КОСТА ПЕЕВ

# РЕЧНИК

## НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ Д

### ТОМ 3





КОСТА ПЕЕВ

# РЕЧНИК
## НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ

Коста Пеев

# РЕЧНИК НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ


Рецензенти

*акад. Божидар Видоески*

*акад. Зузана Тополинска*

Директор
*д-р Томе Груевски*

***

Уредник
*м-р Зоран Костов*

Програмери
*дипл. инж. Тихомир Атанасовски*
*дипл. инж. Владимир Лазов*

***

Компјутерска обработка
*дипл. инж. Владимир Лазов*

КОСТА ПЕЕВ

# Р Е Ч Н И К

## НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ

ТОМ 3

НИП "Студентски збор"
Скопје, 2004

KOSTA PEEV

# DICTIONARY

## OF MACEDONIAN DIALECTS IN THE SOUTH-EAST AEGEAN PART OF MACEDONIA

BOOK 3

NIP "Studentski zbor"
Skopje, 2004

*Со замислени меѓи*
*Сум ја означил својата татковина.*
*Сум поставил белеги на сите нејзини граници:*
*... над реки, езера и над морскиот брег*
*... На планински врвови*
*кога низ проретчени облаци*
*се открива поглед во далечни предели.*
*До кај што сум ја пренесол својата љубов,*
*дотаму е мојата татковина.*
*А вие, еј!*
*На што сте смислиле да ја сведете?!*

Блаже Конески

*До пред неколку години, Речникот се работеше како дел од проектот на МАНУ "МАКЕДОНСКИТЕ ДИЈАЛЕКТИ ВО ЕГЕЈСКА МАКЕДОНИЈА". По смртта на акад. Б. Видоески, за жал, соработката беше прекината, проектот затворен и работата врз Речникот се префрли во ИНСТИТУТОТ ЗА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК. Во составувањето на Речникот е користен архивот на Дијалектолошкото одделение при Институтот како и оној во МАНУ. Поголемиот дел од користениот материјал е собран од авторот на Речникот. Освен тоа вршена е ексцерпција на голем број дијалектолошки и етнографски студии од кои се земени широки контексти, со цел да се илустрира не само значењето на лексичката единица, туку и да се документираат моменти од материјално-културното живеење на еден дел од македонскиот народ, кои поради познатите историски фактори, неповратно тонат во заборав. Од истите причини се вадени лексички потврди од народната поезија, односно е претставен и дел од топономастичката номенклатура.*

Авторот

***

*Особено се значајни речниците на дијалекти, коишто под влијание на различни фактори неповратно исчезнуваат. Кон таквите случаи се вбројува* **Речникот на македонските говори во југоисточниот егејски дел,** *од кој првите два тома веќе ги има презентирано пред македонските и пред европските дијалектолози, лексиколози, етимолози и пошироко лингвисти, ревносниот и неуморен творец Коста Пеев, ученик на Б. Видоески. Својот сложен и трнлив пат авторот го започнал со книгата за дојранскиот дијалект [1979] и со двотомната монографија за кукушкиот говор [1., 1988, 2. 1989]. На тој начин авторот си приготвил терен, врз кој ќе може теориски и практички да надградува.*

*akad. Ivan Dorovský, Slovník makedonských nářečí, Slovanski jýh, r. 2, Brno 2002* [извадок од рецензија]

*Дијалектологијата, респективно славистиката се збогатија со значајната повеќетомна монографија во која македонскиот дијалектолог* **Коста Пеев** *ги анализира јазичните појави карактеристични за македонските дијалекти во јазичната енклава на периферијата на јужнословенските јазици, а воедно е претставен и абецеден речник на македонските дијалекти од југоисточниот дел [денешна Грција]... Претставениот и анализираниот материјал има несомнено културно-историско значење, бидејќи со него научно и исцрпно се документира етничкиот идентитет на словенскиот народ во најјужната периферија на хомогениот словенски свет.*

*dr. Katarína Balleková, ПЕЕВ,К,: Речник на македонските говори во југоисточниот егејски дел* [т. 1. 1999, т. 2. 2002]; Slavica Slovaca , r. 37, Bratislava 2002 [извадок од рецензија]

*Напорите и резултатите на проф.* **К. Пеев** *ги следам скоро 2 децении, поточно од далечната 1988 г., кога кај нас, во НИП "Студентски збор" се печатеше неговата монографија "Кукушкиот говор". Печатењето траеше со месеци, бидејќи текстот тогаш се слагаше рачно.*

*Пред 5-6 год. почнавме со издавање на неговиот голем проект - повеќетомниот* **"Речник на македонските говори во југоисточниот егејски дел"**. *За значењето се имаат изјаснето слависти во повеќе лингвистички списанија (Братислава, Брно, Љубљана), мене како човек што имал можност да ја следи реализацијата на проектот ми останува, како специфичност да ја потенцирам сложеноста при внесувањето на дијалектниот текст во компјутер, бидејќи Пеев во својот ракопис, со цел за што попрецизно претставување на фонетските карактеристики на јужните (периферни) македонски говори се служи скоро со 100 знаци (букви), или најконкретно за варијантите на гласот* **а** *се употребени 7 знаци, оттаму слободно можеме да констатираме дека за такви сериозни потфати, каков што е* **Речникот** *на* **Пеев** *обично се ангажираат цели тимови, да не речам институции.*

*проф. д-р* ***Томе Груевски,***
дел од интервјуто за портретот на
проф. К. Пеев на **Македонската телевизија**

*Книгава им ја посветувам на моите мили внуци **Мартин, Тијана, Кире** и **Марко** со желба да ги чуваат спомените и да не ја заборават родната грутка на своите родители*

К. Пеев

# Л

**лаа*** (< лае - со асимилација) impf 'кога кучето испушта звуци' [ПК(Мор)]; во Солунско **ла́ј** (со редукција: лај < лаи < лае) [ПС(Град)]; ~ *нӑ–дру́мут ќ–о́от дӑ–ј–прӑче́ке, зӑ–дӑ–до́јдӑт уф–на́с. Чи́ко пӑ ќи–бра́не кучи́нта дӑ–не́ ла́ат* [ПК,2(294)]; ~ *ти́ја ку́три кучи́ј̣на сӑмо ви́јат, сӑмо ла́јат. А ма, бре́ бра́те, ко́ј ти слу́ша?* [УЕ,32]; *ла̣ја́у* (л-фор.) [ПВ(Кр)].

**ла́ап** interj 'укажува на лакомо каснување, јадење' ~ *и ка́ нӑближи́ла ла́мӑта, лиси́ц̣та пра́во: ла́ап куре́мо, гӑ–пу́тисне, гӑ–сувла́де. То́о Ара́пино тӑ́рче, сӑ–нӑмӑчка́л крӑ́ф, о́де, кӑжу́ве: "Ас г–утипа́х ла́мӑта, мо́мӑта утӑрви́х–а"* [ПК,2(229)].

**ла-бӑ-луп** interj 'подржување на звукот што се создава при брзо движење на коњ' ~ *"... шо́м са́ке д–о́де, не́к а–зи́ме куби́лта, не́ка о́де". И па́ за̣ка́руве, ти́а̣ зе́тувто: ла́–бӑ–луп, ла́–бӑ–луп ус–ко́јнто* [ПК,2(231)].

**ла́ве*** impf 'во темница со раце пребарува да фати нешто' ~ *лӑва́х уф–те́мӑнто, нӑ–мужжи́х д–о–на́јдум* [ПК,2(267)]; ~ *ќурлими́чки фа́штиш, ла́виш, нӑ–мо́јш дӑ–ви́диш, фӑти́л–си не́што, шо́ зна́м шо́–е, ќурлими́чки ла́виш. Алӑт Ту́рц̣те, а ни́ӑ ла́вме* [ПК,2(243)]; ~ *си–лӑви́хме* (= барасме) [ПС(В)].

**лави́ринту** n '(подземен) ходник од кој тешко се наоѓа излез' ~ ... *ги нака́ра ца́р'у, сто́р'а̣ха иди́н будру́м "лави́ринту". За да фл'а́зи ч'ув'ӑ́к, сӑс кула́ј фл'а́ваш'и, ала́ за да сл'ӑ́зи, ни мо́ж'иш'и да на́ј пӑ́нт'* [MS,t,58].

**Лагади́на** f 'име на населено место, североисточно од Солун' ~ *му вили́: "за́при сӑ да ти да́м ина́ либӑни́ца!" то́ј са ни запи́ра; и то́ј си има́ш'и ац̣'иле́ да фта́са за у Лагади́на* [MS,t,44]; ~ *ја́хнах иди́н фа̣јто́н ут Сулу́н и сл'а́зух у Лагади́на* [MS,t,2]; ~ *та́м, уф–Мура́рци, на̣јде́х кулу седӑмна́јсе–усумна́јсе кӑ́шти кулиша́не. Ус–ни́х на̣пра̣ви́х ма́лко маабе́т, а́ма не́чи́с маабе́т. А на̣́јно́го мӑ–ариса́ уф–Лагади́на, не́ уф–Мура́рци... Ут–Су́хо на̣–ва́ки чи́сто ма̣кидо́нцко си–гуво́рӑт, дур по́а́рно и уд на́с. Уф–Лагади́на на́д–две́ста и усу́мсе кӑ́шти и́ма на́ши Макидо́нци* [ПК,2(308)].

**лаге** impf 1. 'се надева, верува' ~ *на́шо таткo ду–ва́дин, ду–де́к умре́, о́н се́ ла́гише Куку́ш, се́ ќи–ш–о́јше на̣–Куку́ш, не́ ту́ка... И нӑ–мужже́ д–о́де, ту́ка си–умре́* [ПК,2(292)]; ~ *што ти мислиш, што ти лагиш, црна Арапино! [ не сум пиле, не сум овца, сус лаф да ма плашиш[ А ко̣ не си врашко чедо, дрш сега сус рӑци* [ТГ,41]; 2. 'планира' ~ *диме́к чуја́ли мо́ма̣та и де́тто о́ти тӑка́*

*гувóрӑт мајкá–ј и тáтку–ј. "Мáјка и тáтко лáгӑт да нӑ–зақóл'ат, нúą ќи–бéгме"* [ПК,2(258)]; — кога одат да го канат кумот за да крсти му се обраќаат со следниве зборови: ~ *"Сус божија мисла уф нидел'а лагиме да крстиме!"* [ТГ,113]; ~ *вúкум: "Вýјко, ду–н`ште дӑ–пýштиш áјн чувéк... Димитрúӑ д–óде ду–тá-мо, дӑ–ми–зéме рýби нӑ–мéне и–сéстрӑ–ми и жéнта дӑ–дóӑт ду–тýка". Знáчи, лáгум дӑ–чúпум збóгум* [ПД,172]; ~ *тéјко тáм нéгде пут–кóшо, пут жúтто искупáл, ú–зақупáл п`рте. Тӑ лáгше: ќ–óде, ќи–ј н`* [ПК,2(326)]; ~ *как ки пуми-пум, век да викувум,[ на кого дерт ки си кажум,[ на кого ки са пуплакум,[ који ум ки ми даде, мале,[ кога си така лагала,[ оти и мен не ме закара* (керката на гробот на мајка си и порачува: кога **си така лагала = планирала, зошто не ме земе со себе**) [ТГ,265]; **3.** 'замислува' ~ *мистéки се ут–студинúлто (имá-ло сúлӑн вéтӑр), нúкуј кáмӑн сӑ–истӑркáл'áве; скукнáл зáјąц, он гу–лӑгáл мýле и–фąатúл дą–вúке пу–нéго* [ВГ(Ѓ),274 ]; ~ *"Е, анáсана и–вóло, јáс нӑ–тéбе ти–кӑжáх–ли, вúке, нúм сӑ–крúви, ки тӑ–зӑкóл'ум и–нá ми–сӑ–крúвиш!" Он знáчи то· пӑржив`нто гу–лӑгáл зӑ–сӑ–крúве* [ПД,161]; **4.** 'смета, прави сметка' ~ *кóлко врéме ? Ими јá лáги. Ут кá бигáме, рéчи то· пóсто г–ујзвӑ-рвéме, бугурóјчко· пóс... и си дујдéме нӑ–вáки* [ПК,2(253)]; ~ две години не примија член од моето семејство, ниту за **Вилигдин**, ни за **Бели Пуклади**, ни за **Прошка** – кога сите се простуваат. Бог знае колку луѓе им зборувале на кумот и на кумицата дека тоа *не са лаге, играчка биште* **(станува збор за некаква навреда)**, *и дека треба да ни простат* [ТГ,275]; ~ *А лáнцкуто лéто шó бúше, шó жúто искӑрáа. Дáли нéјсӑт или кóј–зна кóлко тинúкј сӑлде искӑрáа. А тúа тинкúј, пу петнáјсе кúла дӑ–лáгиш аднá тинкúа úма* [ПК,2 (288)]; **5.** – **(са)** 'кога кон нешто се однесува со почит, односно го зема предвид' ~ *"Да биде здрав, да биде касмитлија, сус леко да пурасне, ерген* (или *мома*) *да са чине, татко и мајка да зарадуве, уф село да са лаге, биз него ништо да не биве, сите на него да са питат, деца да изгледе, деца да ижене"* – благослов кон новородено дете [ТГ,109]; ~ *сус радуст тимел' са удире; сус радуст оѓин да се навале! Да биде пӑлна песни и цумбус, да и се пите уцакут, уцакут да и са лаге! Првна да се лаге!* [ТГ,296]; ~ *"Трајко чурбаџија пуклон ни дунисе; на нашјо сајбија атӑр му са лага, нас на зарадува, на млади калфи мирифет; на који ки дунесе и који не ки дунесе бириќат версин, спулај му, ама тоја што ки дунесе оште побириќат версин"* [ТГ,297] – тоа се зборови на мајсторот што ги извикува, во знак на благодарност, кога се става покривот на нова куќа, а роднини и пријатели носат поклон; – кога некој е поканет на свадба, обично се заблагодарува на следниот начин: *"Е, спулај му, да са живи! Ки дојдиме; дилми на лагал, и нија ки гу лагиме"* [ТГ,166].

**лагӑм** m **1.** 'подземен тунел' ~ *тјанака сос Доброто халвациче чиниха збор, да плати тјанака парите, да направи тој лагӑм от халвацииицата дури на лаловата кӑшта под земјата, ката вечир да да иди тој тамука* [V,PM,56]; ~ *утрината фати мајстори скрихом от господаро му, направи лагӑм под земјата, кату как му беши порӑчала момата* [V,PM,57]; ~ *викнал един мајстор,*

*таксим чини, как да чини един лагӑм от бабината кӑшта дури на куумџиовата кӑшта под земјата* [V,PM,68]; **2.** 'дупка на брегот на река, обично под некоја карпа', таму се кријат рибите и има рибари што се завлекуваат, гњурат во таквите дупки и со направата **сапкӑн** (слична на копје, односно вила), со бодежот ги убиваат рибите. Такви места во околината на Гевгелија има повеќе, сп.: **Мачуковски Лагум** (на Вардар покрај с. Мачуково), освен споменатиот турцизам што значи 'изровано, поткопано место', со блиско значење е и топонимот **Богороички Заврток** (во близина на с. Богородица), исто **Ѓавочка Спила** и **Дервент** (во близина на с. Ѓавото) [ТГ,397].

**ладно** adv, opp. на 'топло' ~ *гу́шн'оо (де́тто) да не́ мо–ј ла́дно* [ПК(Кр)].

**ла́дӑн** adj, opp. на 'топол' ~ *ла́дӑн ве́тӑр и до́ш, ко́га сӑ–пуле́дуве зе́мӑта* (објаснување за терминот **пуле́дица**) [ПД,130]; ~ *бре нивесто, црнајока![ нимо јоди рано воика,[ ладни ни са авли–плочи,[ изгурех за црни јочи* [ТГ,54]; – ако некое дете многу плаче навечер, мајката наутро излегува рано, кога поминува говедарот и извикува: *"Ајде да одме плачо – клачо, пу ладни сенки, пу студени води; нија да са врниме, ти да не са врниш, там да останиш"* [ТГ,125].

**лажичка** (и: **лӑжичка**) f, **1.** dem. од 'лажица' в. **ланџ'ица** ~ *утишла преко три плании, нашла колиба, вна́тре имало три лепчијна, три лажички и три сокардички* [V,PM, 269]; **2.** 'крај на градната коска, кај стомакот, има мала длабнатинка' [ПС(Град)].

**лажовин** adj **1.** 'неискрен'; **2.** **'непостојан'** – народот верува дека има три света: едниот е непостојан, минлив или **лажовин свет (тој што е на земјата), вториот е под нас, населен е со лоши луѓе, ѓаволи, вампири, таласӑми, и третиот е горе, на небото, каде што живеат праведниците.** Во рајот лесно влегуваат: праведните и сиромасите, коишто на овој **лажовин свет** (и: **лажовна дујна**) ги отплатиле сите свои греови [ТГ,259, 312].

**лазаренка** f 'име на крава во Гевгелиско', ги има повеќе: **благунка** (отелена на празникот Благповец), **бужана, калеш, бела** и др. [ТГ,374].

**ла́зи** impf 'се движи налегнат на земјата со раце и нозе' ~ *мале́ч'куту ла́зи* [MS,s,59]; исто така змијата *лазе*, се влече по земјата [ПС(Град)]; ~ *вйќе иска́руват гуве́та да–па́сат, гле́де де́тто, адна́ зми́а прӑкӑ́ршӑна, ла́зе низ ади́н енде́к* [ПК,2(67)].

**Ла́зӑр** m **1.**'м. л. име' , сп. *Лазаров* – презиме запишано во с. Зарово' ~ *Мавродија Хаџи–Лазаров Калӑчев* [ПЗ(С),87]; **2. Св. Лазар** 'празник што православните го слават пролетта, спроти празникот **Врбница.** Најмногу му се радуваат (на празникот) девојчињата, бидејќи тој ден ќе бидат **лазаренки** и ќе пеат по куќите. Првиот ден се вика **Ѓупски Лазар,** тој ден како и идниот го слават и Циганите со христијанска вера. Возрасните Цигани свират по куќите, децата циганчиња играат, а циганките (возрасни) собираат брашно. Кога ќе завршат, пред да заминат благословуваат: *"Уд гудина сус здраве'* [ТГ,47]; **3.** 'година', во изразите: *ко́лко ла́зӑра и́миш? – Е, а́ска пе́јсе ла́зӑра сум–чини́л, е́пус ќи–сӑ–пра́вум мла́т* [ПК,2(67)].

**Ла́зӑрца** top. 'познато име на рид во околината на Кукуш' ~ *Ла́зӑрца–ј ту́мба, ри́т. Та́а ту́мба би́ше му́ѓи Гава́л'анци, Дра́гуми́рци и Кре́џӑво, а Кре́џӑвска би́ше. Та́м и́мше дӑ–ка́жме три́ куту мигдӑни́шта. Гавӑл'а́нци сӑ–збйраа бӑшка́ о́ро, а*

*пă дрăгумирчáне бăшкá, крицувáне бăшкá. Тáм сă збúраа стрéдн'о дéн Вилúгдин... Тáм сă–бéрше, нạ Лéтин Свúти Атạнáс пạнạѓúр* [ПК,2(295)]; ~ *Лáзăрца–ј тăквó мéсто кăту Свúти Илúи, áма нă–стрéт пóл'то–ј. Нéкоо врéме, нă–стрéдн'о дéн нă–Вилúгдин сă–тăрчáли тáм, сă–нусувáли úкуни. Бúло кути пăнăгúр... Нусúли úкуни, тăрчáли – кóј сă–кáче гóр* [ПК,2(310)].

**лајкучица** (и: **лáјлајкуч'úца**) f, bot. 'боливач' (Authemis nobilis); сп. *мóма д'ặт'ạ* (називот е добиен според верувањето дека полот на детето што треба да се роди може да се погоди со кинење на малите ливчиња од цветот на **лајкучица**, т. е. дали последното ливче ќе се совпадне со **мома** (женско) или **д'ặт'ạ** (машко) [MS,s,59].

**лајкучка** f, bot., в. **лајкучица** 'вид боливач, цвета како вртипоп, само цветовите се поголеми и повисоко расте, не се користи за чај' Грам, во Драг: **лајкуца** [ПК,2(267)].

**лајнó*** n **1.** 'измет од крупен добиток' ~ *за субирáт лајнá ут крáват'ạ, за ха кладáт у казáн', за тýрнат óда нăтр'ạ у казáн'ут* [MS,t,66]; ~ *пă имáла мăшко, нéко: дéтинце уд–нéго рóдно, и сјáа цáро кá ќо:–зимáл до:–нóсе нă–грóбо, сé јạбýлкта а тăкá му–сă–чинувáла нăд–нéго. А пă кá–ќ дујдéла та:, цáрицạ – ѓýнкạта, нă–н'а: мăгрéшки лáјна ú дạвáла* [ПК,2(259)]; ~ *слăнцето им вéлиши: "и вúа сти хáрни, áма нáј–мáлката, Ангелúну, е нáј–хáрна". Тéнака од јáд што да чúнат? Отúдоха, га измáжаха сос óлцка лáјна* [V,PM,132] – во контекстот има потврда за тоа дека категоријата род во односниве говори не функционира, имено: именка од ж. род, во номинатив, како субјект завршува на **-о: нáј-мáлката, Ангелúну, е нáј-хáрна;** ~ *"...и тој магари е, што сака моми на војска, и тинака си от него по–бетер!" Стрјадната му мома гу нахрани лајна. А третата, нај–малката...* [V,PM,71]; – кога браќата формираат нови семејства, тие имотот го делат, но некои работи остануваат за заедничко користење: **курито гроздарско** (во него се гмечи грозјето), разбојот, колата, гумното, ѓубрето на буништето (*за лајна правејне* – се користат за горење) [ТГ,108]; **2.** 'измет, испразнување од човек' (ретко, само во одреден контекст) ~ *а нúạ трú фạмúли уф–аднá сóба сéдме. Мáјка му–вúке нă–то: вујвó:та: "Зă–то: ви–ј фăрл'áх лáјнта, зă–тóо плитéх чурáпе нă–Вилúдин, вă–рăнúх кукóшки, зă–тýк дă–мă дунéсте. Дă–тăрпме, пу–пăто дă–бéгме и глáдни и гóли и бóси* [ПК,2(322)].

**лáка*** impf 'пие (или јаде нешто течно) правејќи голем шум' ~ *кýч'ạту лáка* (и: *кýч'анту* **лóка**), *ч'ув'ăкут пúị* [MS,s,59].

**лакардúја** f **1.** 'збор, зборување' ~ *лакардúја н'éма за му удрумóни в'éјки* (= веќе нема збор да му зборне) [MS,s,59]; ~ *му са поклонú на мăжо ú, да га прóсти зáрди гнýсните лакардúи, штó му речú, са бацáха... и такá са чинú голéм рáдос меѓу нúх* [V,PM,16]; – светецот *Златоус* (Св. Јован) го добил името по тоа што зборувал дека за литургијата народот треба да дава само една пара ~ *сус златна уста златни лакардији прагувурил* [ТГ,28]; **2.** 'мисла' (условно) ~ *úм вели на онúа човéци: "ви са мóл'ам, нéка úди едúн човéк да вúкни коџабашúата и от еснáфите по едúн мáјстор: сáкам да им кáжам по една лакардúа"* [V,PM,22]; ~ *гу пúта и му вéли: "еј мăжу, што тóлку са чýдиш? Далú ти потă-*

*наа кура́бите или пари не́маш?" Са́ним тја́пака ти́а лакарди́и ги ве́лиши на негу кату на шака́* [V, PM,30]; **3.** изр.: **им вӑрве лакардијата** (= имаат добра комуникација): за свадбената веселба се кани скоро сето село, но не доѓаат сите, туку само оние ~ *на кои им сус тоја човек вӑрве лакрдија* [TГ,165]; – **лакардиата назат не са враштa** (договореното, макар само со зборови, треба да се почитува) ~ *царјут му вели: "а кога чиних јазика каул сос них, да пиа морету?" – "Споштu", тој му вели. Фати царјут да са чуди, как да чини, ча, аку речи така, царската лакардиа назат не са враштa* [V,PM,59].

**лạка́рин** m 'тој што лекува, доктор' ~ *и р'е́ч'и: "бре́ уд'е́ ми до́јди то́с ху́баф лạка́рин", ги зго́нува ш'и́ш'кит'ạ икимụ'и́ји до́л и си ути́духа* [MS,t,25]. Според Малецки називот (**лạка́рин**) информаторот го донел од бугарската војска, во солунските села обичен е турскиот назив: **икимụ'и́ја** [MS,s,59].

**лакерда** f, zool. 'вид морска риба, во минатото ги носеле од Солун со буриња' [TГ,391].

**Лактарот** m (прекар на Ников Мито, дојранчанец што емигрирал во Бугарија, Софија) [КД,92].

**ла́кум** adj 'човек што сака многу да јаде'; fig. 'за човек што сака да приграби сѐ за себе' [ПВ(Кр)]; освен **ла́кум** во Солунско запишавме и **искилит** односно **искилија** (но повеќе за добиток), уште: **сӑмӑлӑ́к** (во случајот со фигуративно значење). Основното значење на **сӑмӑлӑ́к** е 'голем, ограден и покриен простор во кој се чува храна за добитокот' [ПС(Град)].

**ла́кут** m **1.**'средниот голем зглоб на раката (меѓу дланката и рамото)' ~ *а, бе ус-јумру́ко гу-удри́л. Тӑ-буфна́л тӑка́, мӑ-буфна́ адна́ та́м не́де уддѐх. Или ус-ла́кут или ус-рӑ́ка, шо́ би́ло* [ПК,2(238)]; и: **лакот** ~ *тојнака отиде на жената му, га вели: "'мари жену, царјут сака да му најда педа човек, лакот брада да има"* [V,PM,80]; **лакӑт*** ~ *пӑрвојут харамиа хрипна, сос лактјут си фати за вӑрхо и гу баца. Другите харамии хрипнаа сички, сос раките си фатјат за вӑрхот* [V,PM,66]; во Воденско **ла́ктук** [ПВ(Кр)]; сп. **лӑ́хт'**; **2.** 'должината меѓу дланката и лактот; во минатото служел како единица за мерење на должини' ~ *зема́ха четири́јси това́ра вӑ́жи, гу вӑрза́ха, гу пусна́ха аф ду́пката; вӑ́жето не́ сти́гна, врӑза́ха и четири́јси ла́ктја по́јас, тога́с дости́гнал* [V,PM,135]; ~ *гнусниот му рече: "...тинака инак не можиш да чиниш, туку да му кажиш на тјах, да пуснат един чирак, тој да пушта, тинака да сучиш – не три педја, туку триста лактја!"* [V,PM,59].

**лала** m 'гувернант, воспитач на децата на султанот' ~ *лалата, кату чу така, влезе на шубе, да не гу изгони негу царјут и да земи на неговоту мешто* (м. 'место') *авұиолиата* [V,PM,41]; ~ *царјут, как виде така, немаши веки сос каква хвалба да гу хвали авұиолиата прет лалата му* [V,PM,42].

**лаланги́да** (и: **ланги́да**) f 'вид питулица, пржено тесто' [MS,s,59]; в. **ланги́да**.

**ла́м'а** f 'митолошко суштество, според верувањето крвожедно, народот ја замислува со големи чељусти, со крила, со четири нозе и со долга опашка; од устата испушта пламен' [TГ,311]; ~ *на́јгул'а́мата ла́м'а му р'е́ч'и на хи́тра Пе́три : "ја́ла, хи́тра Пе́три, да си ви́дими куве́т!"* [MS,t, 75]; ~ *н-а́дна че́шма, а́дна мо́ма*

*се́де и пла́че. "Шо тăка́ ти мăр–мо́ме?" "Е шо́, ре́кла, ту́к нă–та: че́шма ла́мăта се́куј де́н н–а́дна мо́ма ја́де. Ре́до–ј ваа–дин нă–ме́не"* [ПК,2 (128)]; и: **ламја** ~ *иа́ко не́ вăру́вăте, е́то ги–у́:ште нă–ла́мјăта шо́ гă–утăпа́х а́ска* [ПД,169]; ~ *"До́бро, риче́ли, што́м тă–пушти́ли дă–тă–ја́де ла́мјăта, си–о́ди–си–ти, ни́ă ки–спи́:ме ту́ка, на́с не́кă нă–изе́де"* [ПД,167]; ~ *тру́јца бра́тја сă–нагувури́ле ќă–о́дат ќ–а–те́пат ла́мјата... ла́мјата гу–тира́ла не́јнто де́те* [ВГ(Ѓ),273]; сп. уште: top. **Ламјата** 'пештера' (според Ј. Иванов називот е добиен според широкиот отвор на пештерата (сп. *утвури́л у́ста куту ла́мја)* [ЈИ(СД),150)]; суеверие: – кога грми народот верува дека Св. Илија **ја трчке ламјата** со боздуган. Кога ќе **тресне гром** веруваат дека тогаш ја убил Св. Илија **ламјата** [ТГ,432].

**ламари́на** f 'тенок метал, служи за покривање и сл.' [MS,s,59].

**ламба** f 'направа со која во минатото си ја осветлувале просторијата' (со помош на запален петрол) ~ *ла́мбата све́ти* [ПС(Град)]; [MS,s,59]; ~ *би́ло до́цкăна и то: тăрго́вăцо виде́л де́ка свăте́: уф–не́ко: кắшча свити́ло – туга́ј нăма́ло ла́мби, сăде́ле нă–кăнди́ла, нă–све́шчички* [ПД,151].

**ламин*** adj 'нешто што има врска, односно што ѝ припаѓа на ламјата' ~ *му вели на царјут: "е цанăм царју, сега удајата е харна, ама сега да имаш и ламината керка..., тогас веки кату тебика друг нема"* [V,PM, 43]; ~ *царју му даде на авцилиа четирицси мулита..., а тојнака киниса и на Бога си верну моли: "Боже да ми чуваш от ламините дефови"* [V,PM,43]; ~ *бăрзоходец си разбуди и заедноч киниса, на две цангали гу пристигна ламиниут бăрзоходеца и кату тихни ветир му грабна капата* [V,PM,46]; и: **ламјан*** ~ *вели на братучетките му: "оди елајти да идими на гости и немој берити гајле за ништу!". И те отидоха на гости аф ламјаната кăшта* [V,PM,103].

**ланба́нтин** m 'мајстор што потковува коњи и др. копитари' (се употребува и: **налбантин**) ~ *си–мисли́л: "Да́л' та́тко би́ше тăргна́л пу–тăкве́ ја́гништо пати́ло до:–те́ре дă–и–ја́с; да́л' та́тко би́ше ланба́нтин дă–и–ја́с дă–сум лăнба́нтин* [ПК,2(67)].

**лангер** m 'слаба ракија, што истекува последна од казанот, со малку алкохол' – кога се вари ракија, првата ракија што ќе **пратече** се вика **пратока**; таа е многу силна, кон крајот ослабнува и се вика **цатка, а сосема на крај лангер** (таа не се употребува за пиење) [ТГ,355].

**лангиди** pl 'десерт од пржено тесто, мекици' – откако ќе се роди бебето до шестата недела роднините му носат лангиди. Освен лангиди, поблиските носат и по една сребрена (заманска) пара, која што виси на црвен свилен конец, што се пришива на капата и при тоа изговараат: "*да си уд ѓол'о фатиш братче* (или *сестричка*)", или "*да си купиш сонче*" [ТГ,112]; и: **лăнги́да** ~ *и́сто тăка́ и ти́ă лăнги́ди шо́ ни ви́куме: и́ма присни́к лăнги́ди, и́ма и ки́снăни лăнги́ди* [ПД,118].

**ла́ни** adv 'претходната година' ~ *де́лто и́мше но́го о́фци. Имше двăјс и два–три, ама ка́ умре́ ла́ни, де́сит си–устави́ме* [ПК,2(286)]; ~ *де́лто купи́ ни́ви уф–Ра́дуво зă–жи́то. Ту́ка ти́ă ни́ви сă–сла́би зă–ста́ро. Ла́ни шо́ ста́ро искăра́ме* [ПК,2(288)]; ~ *ут–то́ги, ут–ти́ă чуве́ци, ут–то́о се́ло и́ма уста́нно, уф–Бури́сăво сă–нава́ѓăт. То́ де́ут Трăја́н ла́ни умре́* [ПК,2(312)].

**ла́нцки*** adj 'нешто што се однесува на периодот од минатата година' ~ *ва́а гуди́на пӑ–мужа́а дӑ–се́ат, су́ша би́ше... А ла́нцкуто ле́то шо́ би́ше, шо́ жи́то искӑра́а* [ПК,2(288)]; ~ *те́ра по–висо́ку да́л да чини ги'а́здуту и, кога́ не ки на́јди такө́ф да́л, тога́с пак от го́ри ла́нцкоту ги'а́зду ки фа́ти да́ фти́ши но́ву ги'а́зду* [V,PM,30].

**ланц'а́** (и: **лӑнц'а́**) f 'невистина, лага' ~ *ви́д'ạ, ч'ạ сӑс паш'а́та сӑ ни сл'а́ва на́глава и му вели́: "на т'е́б'ạ ланц'а́ ни стану́ва, за ти ка́ж'а на и́стина"* [MS,t,,48]; ~ *"ш'о́, да ти ка́ж'а, ма́ли, на т'е́б'а ланц'а́ ни стану́ва"* [MS,t,84]; ваквиот неоргански назализам е запишан и во с. Зарово: **лӑнца*** ~ *лӑ́нцạтạ–ị ло́шу нӑ́шту* [П,3(С),68]; и: **лӑжа** ~ *сạ–ви́кум Го́це Ри́стуф Нико́луф, ро́дин сум уф–Куку́шко, уф–се́ло Шикирли́а. Ут–Ку́куш са́ат и де́сит мину́ти, по́вќе не́ма. Лӑ́жа не́ма уф–ме́н* [ПК, 2(277)]; ~ *ма́мо–ле, ста́ра ма́јчице[ ди́л'ми мӑ–пи́тиш, ќи–ти–ка́жум[ нӑ–ма́ма лӑ́жа не́ бúве* [ПК,2(314)]; ~ *ца́руфта же́на гӑ–уте́нуве. Сј` та́а шо́ сӑ–чини́ нӑ–лӑ́жа цӑри́ца, си–гӑ–прӑбра́ла та́а мо́мичка прӑ–н'`* [ПК,2(299)].

**ланц'и́ца** f 'метална (или дрвена) направа со која се помагаме кога јадеме течно јадење' ~ **гул'а́ма ланц'и́ца** (се користи кога се вари слатко и сл.); сп. **ќе́пч'ạ** [MS,s,59]; и: **лӑнци́ца*** ~ *лӑнци́цạтạ–ị уд дрӑ́ву* [П,3 (С),68]; односно: **лӑжица** ~ *слубо́дӑн ка́–ј чуве́к и́де муча́не, дạ ми–про́стиш, зима́х дӑ–сӑ–мо́чум, сте́нки, сте́нки кулку една́ лӑжи́ца мạле́нка... му–ма́чкиме на–у́стта нӑ–то́о бра́тчто шо́–ј гудина́ко* [ПК,2(358)].

**ланц'и́ш'ник** (и: **ланц'ич'а́рник**) m 'преграткa каде што се чуваат лажици, ножеви, виљушки' [MS,s,59]; во Зарово: **лӑнцича́рник** [ПЗ(С),68].

**Лапов** 'презиме во Зарово' ~ Ангел Саов Лапов [ПЗ(С),88].

**ла́пчо** m 'погрден збор за несериозен човек' ~ *без ве́за збо́ри* [ЛС(К),94].

**ла́пӑдӑц** m, bot., Rumex 'растение од родот на киселец, има долги лисја, се користи во исхраната на луѓето – штавел' [ПД,122]; регионално во Солунско: **лӑпӑѓе́ц** [ПС(Град] ; сп. top. **Лапатка** 'дол и воденица во Зилјаховско'. Ј. Иванов називот го изведува од диј. **лапат** (грц.) што го поврзува со растението 'лобода' [ЈИ(СД),150)]; возможно дека се работи за превид, бидејќи **лобода** (Atriplex) е друг вид зелјесто растение, т.е. не е **ла́пӑдӑц**, односно 'штавел'.

**лạстạга́рка** f 'парче дрво што на едниот крај се двои, соа' [ЛС(К),95]

**ластарче** n, dem., в. **лӑстар** ~ *Тено ле, тенко ластарче,[ дејгиди дилбер дивојче![ Вашо је село, Тено, гулемо,[ има ли моми јубави?* [ТГ,346].

**ластина** f 1.'меко стебленце, гранка од растенија што се лозат по земја, пр. од лубеница и сл.' ~ *ви́куме нӑ ти́ӑ ут–ко́рӑнто шо́–сӑ уд–лубӑни́ца, пипо́н, ут–ти́ква* [ПД,123]; **2.** изр. **пу́шта лӑсти́ни** (= ги заведува луѓето со лаги) [ПС(Град)]; ~ *о́н тạка́ си–пу́ште лӑсти́нки дӑ–нӑ–пла́ше* [ПК,2,69] ; сп. загатка: **Шарено теле уф ластини леже** (одговор 'лубеница') [ТГ,290].

**ла́твица** f (в. **ла́тка**) [ИГ,126].

**Лати́фово Дере́** top. сп. л. мусл. име **Лати́ф** и турц. dere 'река, поток' [ЈИ(СД),150)].

**ла́тка** f 'глинен сад со 2 рачки, во него се чува масло' [MS,s,60]; ~ *ко́н'у му ве́ли: "не́мој ти е стра́х! Зе́ми две́ ла́тки и ве́јахни ми, и, кога́ ки и́дими на жи́вата во́да,*

*та́му и́ма стра́шни самови́ли, га чуват вода́та* [V,PM,112]; слично значење во Кукушко: ~ *се́тне, а–бре пă–тạка́, пạпа́м, си–дуjдée ти́а чуве́ци. Е, ви́ке мо́јта се́стра, и́махме ади́н куте́л шо́ чу́кахме пă–де́н пу–две́ ла́тки мле́ко; то́лкуф тăка́, али́с кути арни́а* [ПК,2(279)].

**ла́ф*** m (тур. laf) **1**.'збор' ~ *му вили́: "ама́н, ко́лку ш'ту и́ма за ти ги да́м, сид'ắ да ми ка́ж'иш' ш'то́ сă т'ắс ла́фуви!"* [MS,t,41]; ~ *јоште лафут не дуриче, Попово Јуванче,[ си пудигна Арапина тешка буздувана,[ си замана Арапина на Попов Јуванче...[ се излажа Вангелина, удрила на него,[ си удрила Ваńелино, али не го секла* [ТГ,41] – уште една потврда за присуството на адверсативниот сврзник **али** во југоисточните говори: **си удрила Ваńелино, али не го секла**; поопширно за ова во граматичкиот дел; ~ *што ти мислиш, што ти лагиш, црна Арапино![ не сум пиле, не сум овца сус лаф да ма плашиш* [ТГ,41]; **2**. 'мисла' ~ *чу́ке Иси́н чạу́ш: "Тра́јкувите де́ца ту́к ли сă?", пи́те. "Ту́к–сă, шо́ и́миш рăбо́та ти́ ус–ни́х". "Имум еди́н ла́ф дă–им–ка́жум". "Ут–та́тку–ти, риче́, и́мите по́здрăф"* [ПК,2(357)]; **3**. 'род, вид, качество' pl.: *ла́фуви, ла́фуве́ту* [MS,s,59] (односново значење запишано од Малецки ние не го констатиравме, возможно дека е превид); **4**. изр.: **лаф да чиними** (= да поразговараме) ~ *и му вели: "Дјадо, јазе дојдох при тебека това вечер, мăра да повревиме, лаф да чиними"* [V,PM,92]; **пусна́ ла́ф** (= стави некому до знаење, извести за нешто) ~ *дру́гата ця́рч'ипа у страна́та му брӑка мурабе́ и то́ј му пу́спа ла́ф: "хазӑр'–сă"* [MS,t,87]; **докара лафот** (= иницира разговор на одредена тематика) ~ *кату отиде да вичери сос царицата му и сос момата му, на трапезата кату зборуваха, докара царјут и лафот за пепелјарув син* [V,PM,48]; **му вӑрве ла́фо** (= има авторитет, се уважува тоа што ќе го рече) ~ *уддéла та жéна, дéка и́ вӑрве ла́фо, ут–тéбе еди́н кума́т, уд–нéкуј си́рне, уд–нéкуј у́рда, шó–ви́кăт, збра́ла éдин прéдник, прéдник ви́кăме ти пăрга́чуто* (**пăрга́ч** 'предник, скутник') [ПД,144]; **ла́ф не́ма** (= кога некој не зборува, не кажува ништо) ~ *се́дат Ту́рци ус–пиштóле. "Се́дни, се́дни дéте, зéми, зéми кру́ши нé сă–бóј", ми–ви́кăт. Зимáх адна́ кру́ша сус–пра́вạта рӑка, сус–дéснăта де... Едно́ чига́р испиjá, две́ испи́, три́, ла́ф не́ма* [ПК,2(358)] – случај на употреба на лексемата **прав** со архаичното значење 'десен' (за ова в. во граматичкиот дел); **ла́фо мо-ј ли́ра** (= се кажува за човек што малку зборува) [ПК,2(67)]; **дă не́ му сă уддéлиш уд-ла́фо** (= кога некој убаво зборува) ~ *кá ќи–фа́те дă–ла́фе, дă не́ му сă–уддéлиш уд–ла́фо* [ПК,2(67)]; **от лафот са не вӑрна** (= го исполни договореното, ветеното) ~ *момата речи: "ох, тате, меника што ме питаш? Виш тинака, што си порăчел, ако ти докара, и јазе ки гу земам, та нека е магарешка глава!" И царот га даде, от лафот са не вӑрна* [V,PM,90].

**ла́фе** impf 'зборува' ~ *кá ќи–фа́те дă–ла́фе, дă не́ му сă–уддéлиш уд–ла́фо* [ПК,2(67)]; ~ *си флéве óн дóма прă жéнтă му, сă ла́фăт, си–гуво́рăт* [ИГ,114]; ~ *óн тóлко вујскá истипа́л за нéа, си́н му а зима́л. Гу викна́л на гóсте, д'сă ла́фăт* [ИГ,114]; ~ *ма́лце ќи–пи́јме, пóгу ќи–ла́фиме* [ПС(Град)]; *кá ла́фиме?* = како зборуваме (пак таму).

**лафуве*** impf в. **лафе** ~ *едип вечер*

*сиромахут зема един карагрош сос него и отиде на владиката за да си лафуват малку* [V,PM,38] – за честата и проширена употреба на суфиксот **–уве** во долновардарските говори в. во монографијата "Кукушкиот говор" од К. Пеев.

**ла́ха (сӑ)** pf 'се случи' ~ *скókна ут ц'амúјата дóл, сӑ лáха брáт–му удóл, пáдна на врӑх н'éгу и гу уклáва* [MS,t,57]; ~ *тузú мáлку ш'ту сӑ рудú тóс в'éч'ер и тóс ч'урбаџ'úја тук ш'ту сӑ лáха, тузú д'ӑ́т'ạ имáнпту за му клирупумúса ... ут мрӑ́ва гудúни с'éтн'ạ сӑ лáха да прумиңé нóс туџ'áрин да брӑ́ка ж'úвини* [MS, t,16]; ~ *ама тинака да не стрексаш и да не си лаха да му кажеш дури на трите дена, белким ки ми познаjam* [V,PM,90]; ~ *как р'éч'и да смýкни идúн кóкал, му утúва на гӑрӑлуту и úш'тиш'и да си удáви, бирикáт јас тýк сӑ лáхах, гу фтúснах за гӑрӑлуту и кајдúса кóкалу у устáта* [MS,t,37].

**лаџ** m 'каснување' (игра на зборови од песничка со која се забавуваат малите дечиња) ~ *сóл сум пусúла[ дӑ–си–кýпам млéкце[ дӑ–набéрам сéнце[ дӑ надóјам жрéпче[ кáџи, кáџи, кáџ[ мӑлéчко убрáхче лáџ* [ПК,2 (329)].

**ла́цке** impf **1.** 'каса' (неочекувано); **2.** – вечерта на празникот **Прошка (Запустејне)** се собираат сите членови на семејството и вечераат заедно. Откако ќе седнат околу софрата, на која се поставува леб, вечера и др., домаќинката ќе донесе **мутувило** (= направа, парче дрво долго околу 1 м., на кое жените мотаат преѓа), потоа се зема конец, на едниот крај се врзува варено олуштено јајце, а другиот крај се врзува за мутувилуто. Домаќинот откако ќе го преземе мутувилуто од сопругата, ќе го подигне над софрата и ќе го заниша. Во тоа нишање децата што седат околу софрата **го лацкат**, т.е. се трудат да го лапнат **јајцето [ТГ,35]; 3.** fig. 'зборува' (без самоконтрола, било што) ~ *ним–а–слýши, óна сé си–лáцке, нé знáа дӑ–мóлче* [ПК, 2(67)].

**ла́цне** pf **1.** (в. **ла́цке** 1.) ~ *нúм óди ду–кóјно, зéр ќи–тӑ–лáцне;* уште: *мӑлéчко, мӑлéчко, áма кá мӑ–лӑцнá мӑ́рфка ќи–ми–скúпше* [ПК,2(67)]; **2.** в. **лацке 2.**

**лачка** f 'замка' (од јаже, за полесно стегање, не е стапица) – јажето се намотува на **облакот** (парче дрво, стои напред на самарот и ги поврзува страниците): прво ќе се направи **лачка** што ќе се навлече на облакот; кога се товара, прво треба јажето да се размота до **лачката** и потоа едната половина од јажето се префрла на една, а другата на друга страна и со нив се стега товарот **[ТГ,420]**.

**ле** part (најчесто се јавува зад вокативна фома) ~ *мáмо–ле, стáра мáјчице[ дúл'ми мӑ–пúтиш, ќи–ти–кáжум[ нӑ–мáма лӑ́жа нé бúве* [ПК,2(314)].

**леблебија** f 'зрнест десерт од печен наут' – се користи, измешана со вид глина **терементил, кога некој во урината има крв [ТГ,243]**.

**Левков Ѓорги** – 'дојранчанец, жител на Белград' [КД,90].

**ле́вн** adj 'симпатичен, силен млад човек' ~ *óт тáм минá лéвн Мúтр[ лéвн Мúтр терзúчетọ* [ПЗ(С),71].

**Левтер Калајџиев** 'жител на Стар Дојран' (име и презиме) [КД,84]; **Левтер Јанев** дојранчанец, жител на Струмица) [КД,87].

**легач** m 'тој што не сака да работи, мрзливец' – од Бојмица не купувај вол, зашто ќе биде *легач* (додека ора легнува), од Орејвица немој да земаш жена зашто ќе настрадаш

[ТГ,1]; меѓу имињата што им се даваат на воловите во Гевгелиско се регистрирани уште: **врнгач, чурлин** (тој што има прави рогови), за волот што "има господско однесување": **папас ефенди, оџа ефенди, челеби, деспот итн.** [ТГ,374].

**ле́гне** pf **1.** (в. **ле́жѐ 1.**) ~ *и тăма́м ути́шла о́фцта уф–тăрлуто, ле́гне уф–сре́т о́фци, сă–скри́ла ф–тắрлуто. И вăлко: "пăти́ло, пăти́ло, до́јци ја́гнито". А пăти́ло, с–нă–пăти́ла, уф–сре́т о́фцте лигна́ла* [ПК,2(224)]; ~ *га ве́ли: "о́х, ми́ла се́стро... то́лкос Го́спот ве́ки ти милу́ва, и ја́зе по́вики ти милу́вам. Ле́гни си ма́лко да ти попо́штам"* [V,PM,133]; ~ *му–рăче́ла: "Ле́гни, дă ти–пл'у́пум уф–у́стта, ут–си́те изи́ци ки–зна́јш, а мо́јта ма́јка, кути ца́р–еј нă–зми́јте* [ПД,152]; **2.** 'се постави во опружена положба за да спие' (в. **леже 2**) ~ *о́ти се́лцка кăшича, сирума́шка, у–една́ удăја́ си́те спија́ле, и то: л'ăгна́л прă–ни́х* [ПД,151]; ~ *лигнах да спијам доцкана кога* **квачка** *бише угријала* (име на ѕвезда; во периодот кога материјалот е собиран, пред стотина години времето не се мерело со часовник, туку по природните знаци) [ТГ,11]; ~ *то́с в'е́ч'ер ма́јка–ти ти кла́ди ипа́ фармака́та и́гла на јата́ку да л'е́гниш', да сă напо́риш'* [MS,t,31]; ~ *му̀ вил'а́т: "то́ за л'е́гни на бо́лнију крива́т, то́ за л'е́гни на ч'и́стију?"* [MS,t,42]; ~ *ма́јка им еди́н ве́чер, кату ле́гна да спи̯ со́с мăжо́ и́, му ве́ли: "мắжу, ти́пака ти́а де́ца та́ка, ка́к ги научи́, не́кој пắт ки ти острамјат"* [V,PM,25]; **2а..** – **(си)** ~ *ути́ди го́р'ạ ж'ипа́та, му пустила́ иди́п јата́к за да си л'е́гни ... ја́духа, пи́ха; до́јди вр'ắм'ạ да си л'е́гнат* [MS,t,37]; ~ *прăви́ле шо́ прăви́ле та́мка, ве́чăрта, аде́тто и́ нăпрăви́ле и си–л'ăгна́ле* [ПД,151]; ~ *му вили́ на маџ'о́–ји: "то́с тфо́ју аратли́к мло́гу страмли́ф, и́ч' ни ја́ди, гла́дин за си ле́гни"* [MS,t,37]; **3.** изр. **си–лигна́ нạ бра́шăнто** (= се согласи, се помири со некоја ситуација) ~ *са́ке вре́ме, и́ки и о́н ќи–ле́гне нă–бра́шă–нто* [ПК(АЌ)]; или: – независно дали се сакале или не, *чим ке им мине венц прако глава* (т.е. откако ќе се венчат) младите *легнуват на брашно и си гледат работа* [ТГ,192].

**ле́гну́ва*** impf (в. **легне 1.**) ~ *му вил'а́т: "то́ за л'е́гни на бо́лнију крива́т, то́ за л'е́гни на ч'и́стију?" и на два́та му сă ни ле́гнува́ш'и* [MS,t,42]; ~ *катарџиата, как га виде га зема, за жена га имаши, и млогу марифети знаиши. Вечерта сос него легнуваши, утрината пак отиваши на желките* [V,PM,79]; ~ *то́ј, ко́лку сирома́х бе́ши, о́шти по́вики сирома́х са чини́, а́ма на дру́г не си мо́лиши: гла́дин легну́ваши* [V, PM,20]; во Кукушко: **лигну́ве (си)** ~ *то́о пăрстăно дупу́ве, адно́ш, два́пăт, три́пăт ка́ дупа́л, една згра́да две́–спра́тна станала. Лигну́ве си. ама та́а згр`та пули́ло, куту пули́јна зла́то... лăске* [ПК,2(263)].

**ледник*** (или **ледница***) m (f) 'замрзната вода како дебела лента што виси од стреата, мразулец (се разбира во зимски период) ' ~ *најдоха един јунак, којто морету гу смрăкаши сос устата му, и от носот му са убесуваха ледници и остануваха рибите аф суха земја* [V,PM,44]; ~ *и му вели на него, којто смрăкаши морету и от носо му висјали ледници: "еј побратими, ади стани, ча на тебика дојде редот да ни куртулисаш"* [V,PM,44].

**ле́дница** f 'длабока (и голема) дупка во која се чува мраз од зиме за в

лето' ~ *гăзо́зăцѝјте зи́мно вре́ме уф–гуле́ми, дăлбо́ки ду́пки збѝрăт ле́т, тѝа сă–вѝкăт ле́дници.* Сп. уште: ~ *та́а удáата стăна́ла ле́дница, не́ сă–флѐве уф–на́тре* (ако во собата е многу студено) [ПК,2(67)].

**лее** impf **1.**'со помош на загревање прави нешто од тврда да помине во течна состојба' ~ *ва́адин и́мме гуле́ма бу́гла, а ле́јме бѝшкăта;* **2.** – **(сă)** 'се топи' (пр. мраз, маст и сл.) ~ *твојата душа се леје,[ куту снегут на слăнце,[ куту ледут јуф вода,[ куту каранфил на слана,[ куту чубрика на роса!* [ТГ,98]; ~ *се качих јоште погоре,[ там најдех грутка снигова,[ на грутка вел'ам гуворам,[ лејај се, грутка снигова,[ ка што се леје млад Стујан* [ТГ,101]; сп. *сле́на ма́с* [ПД,119]; fig. 'кога некој организам слабее нагло' [ПК,2(67)].

**ле́же** impf **1.**'кога некој е поставен во хоризонтална положба, испружен' (пр. на земја) ~ *разбуле́л–се адна́ же́на, та́м, ду–на́с блѝзу. Ка́ пумина́ме Ште́мница нă–го́ре, гă–устăвѝли де́к ле́же, не́м нѝкуј крắј н'а:, избига́ли* [ПК,2(67)]; ~ *гу фắрл'ăт нă буни́штто. Та́м си ле́же. Пумина́ле адни гắлăбе* [ИГ,114]; ~ *дује́ло вре́ме – рудѝла. Лижа́к'и ма́јка му, о́н, о́ште ка́ па́жѓе ут ма́јкă му и рѝпке низ удáата* [ИГ,110]; **2.** 'но́ќева (некаде), спие' ~ *"Уу, ре́кли, шо́ тро́пăт тѝă, не́ спѝат, сă–вăрга́л'ăт", ре́кăл. "Уу, зима́јте вѝă де́уто л'ул'а́јт–о: дă–за́спе, а́с ќо:–зе́м де́тто". Гу–зи́ме о́на де́тто, гу–л'у́ле, лижа́ла прă–не́го* [ПК,2(299)]; ~ *Вангилино, моја прва л'убо,[ санок ми си на рăка лижала,[ дури рăка, рăка јутрпнала* [ТГ,53]; ~ *па ѝмше кăмѝлцки дика́н, зă–кăмѝли дă–ле́жăт нă–ве́чăр. Оти зна́јш, ќи–до́јдăт ут–Ку́куш, ќи–до́от, ќи–прăле́жат уф–се́лто, ут–Со́лăн ќи–до́от уф–та́м, уф–се́лто ќи–прăле́жат* [ПК,2(281)]; ~ *и тува́рăваа, сто́ка зѝмаа ут–Со́лăн нă–Ку́куш но́саа. И ѝдаа на–ве́чăрта, ле́жаа та́мка уф–на́што се́ло* [ПК,2(281)]; **3.** 'боледува' ~ *жена́та му си разболја́ те́шка бо́лка, што́ту лижа́ши до три годѝни* [V,MP,20]; ~ *Ша́нко се ма́мо мо́ри разбуле́[ де́вит гудѝни ка́к ле́же[ Ша́нко, гу нѝкуј не́ пѝте* [ПК,2(315)]; ~ *а пă нѝа шо́ дă–ка́жум, бѝме прă–на́јмăле́ќоо, кога нема живот... Ја́с сă–рăзбуле́х, лижа́х трѝ ме́хца у бо́лница и не́ дује́ та́ сна́а дă–мă–вѝде ѝч* [ПК,2(286)]; **4.** 'некаде нешто останало подолго време – пр. ако во некоја длабнатина подолго време останува вода' – ако **лиунката (породилката) нема млеко доволно, тогаш и́ даваат** да јаде кромид, а летно време една трева што ја викаат **млечна трева,** која што расте на места во кои зимно време *лижала вода* [ТГ,108]; **5.** загатка: **Мокро теле уф дулап леже** (одговор 'јазик') [ТГ,290].

**лејка** f, bot., 'вид тиква која што се користи како црпка (се разбира откако ќе и́ се направи отвор)' ~ *на–ме́стото де́ка шо́ ќе–спија́л о́н, напра–вѝл от–сно́н ăржа́н'е чуве́к и од–една́ ле́јка гла́ва и отѝшал го́ре на–тава́но да–спѝа* [ВГ,М(272)]; во старите куќи, над **ношвите,** на ѕидот е прикачена даска што служи како **раф** за садови, под тој раф, за еден клинец е прицврстена **лејка за сол – суларник,** а на друг **лејка за лажици – лажичарник,** или **лајчарник,** како викаат други [ТГ,300].

**ле́јкичка** f, **1.** dem. од **ле́јка** ~ *и то́о, не́ли лисѝцта по́–ѝтра а о́н по́–про́с, о́н зѝме а́дна вắрчва, о́на а́дна ле́јкичка, а́дна тѝквичка, ќи–флезат ф–ѓо́л'о, ќи–нăло́ват рѝби* [ПК,2

(225)]; **2.** fig. 'навредливо за **празна глава'**...

**Лејлéк Карацá** top. 'име на место' (сп. тур. leylek 'штрк') Валовишко [ЈИ(СД),151)].

**лéјчка** f, dem. од **ле(ј)а** 'мала површина од обработлива земја' ~ *сијáх кулку áдна лéа крумúт и áдна лéјчка лýк, д–úма зă–апýвне, кулку за нáска дóма* [ПК,2(67)].

**лек** adj **1.** 'opp. на тежок, лесен' ~ *лéкјут* (= лекиот); ~ *купú·та–ј* (= веслото е) *дăлга трú и–пýл мéтра; купúјте сă ут–чáм óти óни сă пó–лéки* [ПД,128]; ~ кога ги берат лозјата се одмараат малку, а исто така и кога берат пченка, памук и грав, бидејќи тие работи се третираат како **леки [ТГ,21]; 2 'лесно подвижен'**: *"да може куту заиц да трче, да са крије куту лисица и да биде лек и ачиѓозлија куту врапчан"* – карактеристики на **лувачут** [ТГ,385]; **3.** fig. 'се кажува за човек, односно жена со несериозно однесување' [ПС(Град)]; ~ *"Вáри чипúца, мéси пýпи, пустéли, сурéди, и пáпкум јác ки–лéгнум, ќ–ýмрум, тú ки мă–прă–пé·виш". И та·, лéка жéна уф–акăло, тóлко дрáма имáла дă и–чипúца вăрúла и–пýпи прăвúла* [ПД,153]; ~ *думăкúпо л'ăгнá д–ýмре з–ăтăр, óт ки–кáже пă–думăкúнкăта пăрúте уд–дéк сă. Кóлко–ј и óн лéк! Прă–стăпá д–ýмре зă–жéнă –ăтăр* [ПД, 153]; често во употреба: **лéк мăш** 'несериозен, на подбишега'[ПС (Град)]; **4. сп.: лек полаз** – ако првото доаѓање на гостин наутро на празникот **Мартинци** или **Вăлков Празник** донесе среќа во текот на годината тогаш се вика дека гостинот имал **лек полаз**. Тој што **пулазуве** благословува вака: ~ *палпа куќа бириќет: сус крави, сус телци, овци, кукошки, пилци, јајца; па сите Господ да даде касмет, па неармасано – армаспица, па нежинено – жена, па жинени – деца, па деца здраве и касмет* [ТГ,16]; – кога некоја жена се пораѓа, жените што се покрај бабицата, за да и помогнат на родилката (такво е верувањето) ќе ги разврзат скутниците и со *пришти-лата* ќе ја удрат три пати, зборувајќи: "**Лек полуз – леко ружѓајне**" [ТГ,105]; **лек празник** 'празник што не се сфаќа многу сериозно' – светецот *Златоус* (Св. Јован) го добил името по тоа што зборувал дека за литургијата народот треба да дава само една пара. Инаку *е лек празник, може да се работе* [ТГ,28].

**лекар** m 'тој што лекува, доктор' ~ *кој ки јади от смоквите, ке да извади рогови. Опиа рогови сетника ки сакат да ги загубат, та некој лекар не знаи л'ак за них* [V,PM,35]; в. **лąкáрин.**

**лéкичко** adv в. **леку** ~ *óн зúме áдна вăрчва, óна áдна лéјкичка, áдна тú-квичка, ќи–флезат ф–ѓóл'о, ќи–пăлó-ват рúби... и сја· пă–лисúцта лéки-чко, а пă–вăлко – то· ќýпо кá о–вă-рзáла зă–пáшкăта, сă–пăпăлпúл ќýпо вóда* [ПК,2(225)].

**лéку** (и: **леко**) adv **1.** 'нешто што се прави без тешкотии, лесно' ~ *с'é л'éку му сă гл'éнда идúп тупýс гул'áм кóлку пáш'та кăш'та* [MS,t,52]; кога се седнува да се руча, ако се спремаат за копање пченка најстариот го кажува следниот благослов ~ *ајарлија работа! Госпуд да даде здраве и време, сус леко да и суберме!* [ТГ,19]; кога ќе остане жената **трудна** (или **туварена**, или **тешка**), **често мисли на тоа како ќе се заврши пороѓајот: сус леко** или **сус тешко**) [ТГ,103]; – кога бабицата ќе го залула прв пат новороденчето ќе го благослови: *"Да биде здрав, да биде касмитлија, сус леко да пурасне, ерген* (или *мома*) *да са чине, татко и мајка да зара-*

*дуве, уф село да са лаге, биз него ништо да не биве, сите на него да са питат, деца да изгледе, деца да ижене"* [ТГ,109]; има случаи со удвојување – за потенцирање: **леку-леку** ~ *му вели: "... кубилата ми е трудна, не ти га давам!" Пак тој му са моли: "аман, калитати, дај ми кубилата! Јазе едно кило чипица ки товарјам леку–леку, да ида на водиницата да мелја"* [V,PM, 94]; **2.** изр.: **леко да ти е!** 'со овие зборови се простуваат присутните од умрениот, фрлајќи врз гробот три грсти или три **стиски** земја (= она што може да се собере во една рака)' [ТГ,256]; **ее, душа не са даве сус леко** (= умирачката, смртта се мачни, тешки) [ТГ,248]; в. **лесну**.

**лекувит** adj 'нешто што има моќ да лекува, пр. некој извор' – ако некој долго време боледува го носат на **ликувити војчки**; во Гевгелиско ги има повеќе: **Ѓавучка војчка** (лекува "уд очи и уд глава") – извор кај с. Ѓавото, водата извира од една карпа на брегот на Вардар, **Мачковска војчка** – лековит извор до с. Мачуково (денеска во Грција), лекува *уд треска*, **Бајалска војчка – до с. Бајалци** (денеска во Грција), лекува исто така *уд треска* и др.

**леле** interj (за потенцирање) ~ *Кра́ли Ма́рко сва́дба пра́ве[ сва́дба пра́ве ле́ле го́сте ка́не [ го́сте ка́не ле́ле ут–три́ се́ла [ от три́ се́ла ле́ле мо́ре[ три́ста ду́ши* [ПК,2(273)]; ~ *и нӑ–ко́по ве́ли ем гово́ри:[ "Бе́гај, ко́пче дӑ–бе́гаме[ Шо сака́ме ле́ле си–зема́ме"* [ПК,2(273)]; ~ *мо́ма ме́те ма́ле ра́мни дво́ри[ сӑс два́ стра́ка ма́ле бе́л буси́л'ук, ца́пум [ја́ уздо́лу е́дно лу́до мла́до ле́ле [измами́л–ја с–е́дна ри́за гро́зде, ца́пум* [ПК,2(328)]; в. **лелим**.

**ле́лим** interj (за засилување) ~ *Сто́јко му–ве́ле, гуво́ре:[ па́шо ле па́шо ефе́нди[ ле́сно–се ва́ло не́ ду́га[ на–ниве́ста ли́це да–ви́диш[ ле́лим а́ман да–ви́диш"* [ПК,2(236)]; ~ *се разбуди, цапум, Трена мома,[ што си веле, лелем, ем гуворе:[ "Китките са. лудо, јуд бахчата,[ а прстен е, лудо, јуд златаро,[ а лице е, лудо, за л'убејне,[ за л'убејне, лудо, векувечно"* [ТГ,173]; и **ле́лин:** ~ *рано сла́пата по́падна[ пре́т са́ми де́н Илинден[ па́ ми попа́ри, попа́ри[ се́ по–по́лето тре́вата[ и по–го́рата шу́мата[ ле́лин а́ман шу́мата* [ПК,2(236)].

**ле́л'а*** f'тетка' ~ *да с'е́тн'ạ за в'е́пат крӑнгу и миха́лката да зафа́ти да то́ч'и и ба́бата и ле́л'ата* [MS,t,8]; ~ *рече́: "ме́ни да ми зе́ми ца́рјувут си́н, со́с еди́н та́с ма́нца фре́т аске́рут да гу наси́тјам!" Те́нака има́ла една́ ле́л'а, от ма́јка и се́стра. Она пусна́, гу зема́ та́су со́с мари-фе́т* [V,PM,141] – уште еден случај на изразување на посвојност со предлогот **од:** *една лел'а, от мајка и сестра,* што се третира како балканистичка јазична посебност.

**лен** m 'неактивност, мрза' ~ *ка́ ме́–ј фати́л а́дин ле́н, ни́што не́ ми сӑ–фа́ште* [ПК,2,67]; ~ *мо́–ј ле́н дӑ–с–испра́ве; го́–ј ле́н дӑ–ста́не* [ПД,131] – зборот не е регистриран во РМЈ, но се среќава како во соседните, така и во подалечните словенски јазици (сп. ср. (и хр.) **лијен**, буг. **лен**, пол. leń) [ПД,131].

**лен** m, bot. Linum usitatissimum 'растение од кое се добива конец'; сп. **ле́лну с'ӑм'ạ** (и: **ле́н с'ӑм'ạ**) [MS,s,60] – случај на употреба на именка во функција на атрибут (според турски образец); сп. **ле́нино пла́тно** [ПС(Гр)].

**Ле́на** f'ж. л. име' ~ *јала мори Лено* [ПВ(Кр)], формата **Ле́но, Ле́нчо** освен во вокатив во Гевгелиско се употребува и во номинатив, што

претставува уште една потврда дека родот во односнава регија не функционира нормално [ПГ(Ст)]; на истиот терен е забележана и варијантата **Ленка** [ТГ,114]; ~ *уф–градини ал–шибој,[ Илија и Шинка един бој[... шамијка бела, вапцана,[ Ленка на Јосиф таксана,[ ох, ох, јаврум аман ох![ они уд гудина ки са земат* [ТГ,141]; ~ *отвори ми, бела Ленко, вратичка,[ сус та твоја десна, Ленко, ракичка[ – не можам да станам, Ил'о, да јотворам,[ мајка ми леже, Ил'о, ду мен* [ТГ,141].

**Лененото** n, top. 'место, ниви на кои се сади лен' [ЈИ(СД),151)].

**Леништа** pl, top. (сп. **лениште** 'нива на која се сади лен'), има и: **Ленищтето** [ЈИ(СД),151)].

**ле́н'** m 'помало коритце, округло'; сп. **лиѓе́н'** [MS,s,60]; во Кукушко **лен** ~ *по́сат сини́та, лӑжи́ци, сӑдӑве, дӑ–сӑ–вичѐре. Ле́по – дӑ–пули́ват* [ПК,2(335)].

**леонда́р** m, zool. Felis leo 'арслан' ~ *иди́н ч'уфч'и́ја и уч'е́л да уре́; му зл'а́ва иди́н арасла́н (леонда́р)* [MS,t, 77];

**Леонид** 'м. име запишано во с. Зарово' [ПЗ(С),84].

**леп** adj 'убав' ~ *да ми викниш една песна, Ванѓелино мори,[ малце речовита џанум, пого гласувита,[ – Ванѓелина атрџијка, атр не скршуве,[ си извика она, грејна, една лепа песна* [ТГ,40] – овој архаизам познат во егејските говори, особено во југозападниот дел, присутен е во повеќе словенски јазици, на исток во ст. руски, на запад во чешки, полски, на југ во словеначки, српски, хрватски; сп. стсл. лѣпъ.

**ле́пин** m, bot. 'растение' (в. **ле́пкӑвӑц**) [ПК,2(67)].

**ле́пкӑвӑц** f, bot., Galium aparine **1.** 'тревнасто растение, има долги стебленца што се лепат (пр. по алишта), има бели цветчиња' ; и: **ле́пка**; **2.** fig. 'натраплив човек, што им досадува на другите' [ПС(Град)]; ~ *по́го ле́пка–j, ич не́ о–са́кум дӑ ми–и́де* [ПК,2(67)].

**лепче** n, dem. од 'леб' ~ *и о́на уддѐла. Фа́јќе, на́пра́уве адна у́бува пуга́ча, ле́пче деме́к изме́суве... ~ нӑ–ве́чӑрта сӑ–збра́ли и сидна́ли дӑ–вичѐрӑт. Кучи́нцто чипи́ло: "ѓа́у–ѓа́у, са́кум а́по па́рче ле́пче!"* [ПК,2(285)]; ~ *утишла преко три планни, нашла колиба, внатре имало три лепчијна, три лажички и три сокардички* [V, PM,269]; ~ *мори, што ме даде, мила ле мале,[ мори, на момче малечко, ле мале?[... мори, уф килар ки флезам, ле мале,[ и оно пу мене, мале... и оно пу мене;[ "Море, тур ми, тур ми, мила ле додо,[ пикмешче на лепче, додо, пикмешче на лепче"* [ТГ,190]; ~ *му–кӑжа́л; "Чо́рбаци, га́зда, а́к–те–j мӑ́ка уд–ме́не дӑ–уста́вум", рӑче́л. "А шо́ ки–ме–j мӑ́ка ут–тѐбе!". А пӑ би́л зӑ–еди́н ле́пче, зӑ–еди́н ле́п, па́ри не́"* [ПД, 169].

**леса** f **1.** 'направа од плетени трски' ~ *гле́дӑхме бу́ба... Одӑ́ре, кре́вите им–пра́вӑт, кре́вите уд–ле́си и уд–дӑ́рва, ле́си, тӑ́рска* [ПК,2(215)]; ~ *нӑ–врӑ́с ле́ста сӑ–бе́ре бла́то и сӑ–пукри́ве сус бла́то, о́ти ти́ а́чкувуто (птиците), ти́ сӑ–по́го ло́ши и пӑјџи́нӑт уф–бла́тто, уф–трӑ́скӑта уг–го́ре кути ка́мӑн* [ПД,128]; ~ *на́ј–ло́ш е* **Дубруве́но**, *о́н ду́ ут–Кру́ша, ут–Су́рл'во, по́–гуле́ми дӑлги́ пра́ве, ги–рӑсту́руве ма́ндрите, ле́сите ги судѐруве и тӑка́ ри́бите избе́гувӑт* [ПД,128]; **2.** 'вид решетка од плетени гранки, се става пред буката на воденицата за да го задржи ѓубрето'; **3.** 'врата на трло исплетена од гранки'; **4.** 'сплетени

гранки што служат како ограда, градеж' ~ *ус–н'áа сă–грáде тăрлу–то, тó–ј плитинúца ут–пăрчки* [ПК,2 (68)]; 5. 'направа што служи како носило кога треба да се фрли ѓубре и сл.' — меѓу оние што викаат **сурва-сурва гудина** (кога се слави Стара-нова година) има и големи момци; тие кога одат по куќите, ако во дворот најдат несредени работи: **кола, скала, мердевини, леса** (за ѓубре) и др., за да направат шега ќе ги извлечат во некој соседен двор [ТГ,23]; ~ *петли пејат на леса,[ отвори врата да влеза,[ запали финер бурина,[ да не ти флезам ф–тиминина,[ да не ти згазум детинце* [ТГ,328]; – в среда, на третиот ден од свадбата (тој е последен), навечер ќе дојдат другарите и ќе почнат да кршат што ќе им дојде до рака: садови, шишиња, некои одат толку далеку што ги кршат керамидите, или ќе го урнат оџакот и **буарето** (ѕидано огниште); таков е обичајот и домаќинот не може *ни зăб да убеле* (не смее збор да прозбори). Откако ќе се *наситат правејќи акарет* (= ќе се задоволат правејќи штети) младоженецот и невестата ќе го соберат ѓубрето и "*на леса*" (м. 'со леса' ќе го фрлат) [ТГ,141].

**ле́са** f, zool. Canis vulpes (в. **лиш'ица**) – само во синтагмата **ку́ма ле́са** (во приказни и басни) ~ *тáа дă–сă–пу–фáле: "Кýму вăлче, нé пуглéдни нă–гó–ре, зéр тăрне и глóжде úма, ќи–т сă–нăпрáшăт óчте"... И тóо пуглé–дне: "И–и кýмо лéсо!" "Е, е, ми а ój, ác си–ј–нăлувúх уд–ѓóл'о"* [ПК,2 (225)]; ~ *"Е–е–éј" – си вúке óна. "О–о–ój, кóј вúке?" "Кóј тă–вúке мăр Кýмо Лéсо?" "Мă–вúкат дă–кăрстум"... Вăлко сé тăкá, си–úде, сéдне. "Дýбрýтро Кýмо Лéсо, дýбрýтро", нá си–флéзе* [ПК,2(226)]; ~ *пумнáл áјн уфчáр: "шó мăр кýма лéсо плáчиш?"* [ПК,2(233)]; инаку: **лúса** ~ *и тáа вăрзáла– ги зă–нá–шкте, кăчúла сă–гóре. "Амáн, ричéла, кóлко лувџúј úџт удѕăде, брé!" Тáа кá рúпне дă–бéге и тúă пу–нé: бýм, бýм, бéгат, си–скúпат пáшките... Итра лúса* [ПК,2(226)].

**Лесиче Камен** top. 'место со карпи' – случај на употреба на именка во својство на атрибут, под влијание на турскиот јазик коешто овде (во Долновардарско) било силно изразено, се разбира дека има и обратни примери, сп. **Лесички Дупки,** Сер [ЈИ(СД),151)].

**Лесницата** top., bot. 'ридна месност и ниви'; сп. **лесница** 'планинска јаболка со ситни плодови' (архаичен назив во кој е зачуван стсл. **лѣсъ**), со исто значење и **горница** [ЈИ(СД), 151)].

**лесно** adv 'нешто што се врши без тешкотии' ~ *Стóјко му–вéле, гувóре:[ пáшо ле пáшо ефéнди[ лéсно–се вáло нé дúга[ на–нивéста лúце да–вúдиш[ лéлим áман да–вúдиш"* [ПК,2(236)]; ~ *"Шó бидé мăр мáле, шó кăжá?" "Ич нé бúве сúпко, кут нéгăфта кăшта, вúке дă–сме нџпрăвúли". "И–и, лéсно–ј, вúке, мáјко"* [ПК,2 (263)]; ~ *óде óна нă–цáро плăчé–јќи."Цáро, рéкăл, нáс еднá бел'á шо нă–најдé нă–пăто, едни́ џрăмúј гу–субличéа гóл, му–земáа рýбите". "И, ми, рéкăл, ми–зă–рýби лéсно–ј, áс ќи–дáм мóјте"* [ПК,2(232)] – случај на употреба на гл. л-форма за м. род **ре́кăл** еднаш со субјект од м., а друг пат од ж. род. За оваа појава има различни толкувања, в. во граматичкиот дел.

**ле́сну** (покрај **ле́син** за м. род) adj, **1.** opp. на 'тежок', односно 'нешто што има мала тежина' [ПВ(Кр)]; **2.** fig. 'кога се реализира без тешкотии'

(покрај именката работа) ~ *лéсна рăбóта-ј та, тáте, рăчéл. Утре-ј уф-Струмица пăзáр. Ки мă-нóсиш ти нă-пăзáро, ки-чýкиш бăрăбáно* [ПД,144]; ~ *"А бе нăпрáвăна-ј сé, сáмо нé рăбóте". Ричéл: "Т'-ј лéсна рăбóта. Пýшти, ричéл, трú бéли кáмăнчăта уф-нăтре и-гутóво, ки-рăбóте". Пýште, и гутóво, пучнá-ла дă-вăрте вуднúцăта* [ПД,166].

**лет** m 'замрзната вода, мраз' (чл. **лидóт**); сп. **бýс** [MS,t,75]; ~ *твојата душа се леје,[ куту снегут на слăнце,[ куту ледут јуф вода,[ куту карa-нфил на слапа,[ куту чубрика на роса!* [ТГ,98]; во контекстот што следува означува: 'студено време кога водата замрзнува' — на **Вудици** (христијански празник, среде зима) треба да биде студено, инаку, како што верува народот, преку целата година ќе има болести и многу народ ќе изумре, обратно, **ако е зима и лед болестите не можат да земат замав** [ТГ,24].

**Лéта** 'ж. л. име' (запишано во Кукушко) ~ *зéт-ми сақá тýк дă-дóјде, бúą гу-свăлúли ут-алтубýзо, бúą гу-вăрнáли нăѕăт... Ќéркă-му гă-жинú тáмă (уф-Благóјуфгрáт), нé гă-знáјш – Лéта. Сетне Нада, Мáра. Трú ќéрки úма* [ПК,2(324)].

**лéти мáра** f, zool. Coccinella **1.**'инсект со црвени крилца и црни точки, божја бубалка, бубамара' – називот го запишавме во селото Амбар Ќој, што се наоѓа меѓу Солун и Кукуш (со исто значење се употребува и: **гóспува крáвичка**), во кукушкото село Грамадна се јавува разновидноста **лúт мáра;** а во Воденско: **кáл'а бубáл'ą** [ПВ(Кр)]; **2.** fig. за нестабилен човек ~ *тóо чувéк алúс лúт мáра, дéк нé о-сéјш тáм* ***никнý-ве*** [ПК,2(68)].

**лéтин*** adj 'нешто што се однесува на лето' ~ *Гáлик минáвише прăз-нá-што пóле, óјше Алéксуво, óн бúше грáница. Прăсýшуве лéтно врéме, нéма вóда* [ПК,2(216)] – кон додатокот за место отсуствува предлогот 'во' или 'за' : **óјше Алéксуво**; ~ *нивеста си двори мете,[ двори мете слăзи роне,[ нема никуј покрај неја,[ само едно слăнце летно* [ТГ,55] – во контекстот среќаваме обратен редослед: придавката стои зад именката, што се третира за влијание од балканските несловенски јазици – **само едно слăнце летно**; ~ *áко нé те лúче, лúце[ к'и те мáжам смóла и катрáн[ к'и те пéчам, лúце, на лéтно слăнце* [ИГ,107]; сп. ~ *лéтин дóш; лéтну врéми* [ПС(Град)]; и: **л'áтин*** ~ *прáвими надáс за да с'ă-јми л'áтна с'ăдба* [MS,s,71].

**Лéтин Свúти Атąнáс** 'име на празник' ~ *Лáзăрца-ј тýмба, рúт. Тáа тýмба бúше мýѓи Гавăл'áнци, Дрăгумúрци и Крéцăво, а Крéцăвска бúше. Тáм úмше дă-кáжме трú куту мигдăнú-шта. Гавăл'áнци сă-збúраа бăшкá óро, а нă дрăгумирчáне бăшкá, крицувáне бăшкá. Тáм сă збúраа стрéдн'о дéн Вилúгдин... Тáм сă-бéрше, нą Лéтин Свúти Атąнáс пąнąѓúр* [ПК,2(295)].

**летлемé** indecl. 'вид псовка' ~ *ги фă-рл'ат гриндúт'ą удгóр'ą, гл'éдат – пак кýндури úдат! и цáр'у хаздúса, ги фăрл'а н'éс гр'éнди на бунúш'титу, на летлемé* [MS,t,45].

**летне** pf в. **летнува 1.** [V,PM,25]; *царјув син просрја рăка да га фати, га фати за пашката, и остана опашката на негу, л'аставичка летна по небету* [V,PM,72]; ~ *тогас дăрветата наведоха вăрховету на корените, исăхнували, камините пукнаха и тојнака пак пиле са чини и летна от таму* [V,PM,92]; **2.** fig.'кога нешто во голема брзина ќе се изгуби од

видот' ~ *"Шо́ бắркте?", нă–пи́тăт. "Де́тто–ј бо́лно, са́кме дă–зăпа́л'ме све́шта". Ама а́с зима́х, о–слика́х кубе́то. Виде́ а́јн мла́т по́п, ка́ нă–пудгуни́, ут–та́м ка́ му–литна́ме, испăдна́ме нă–Ене́шевско пắт* [ПК,2(307)] – има село **Енешево.**

**ле́тнина** f'житни култу̀ри што се сеат на пролет' ~ *а збра́ме ле́тнинта* [ПК,2(68)].

**ле́тница** f, zool. 'назив на вид риба во Дојранското Езеро; широка е, кафена, има јаки **стăргу́нки** (= лушпи) [ПД,128]; "слична е на платицата, но поширока, посплесната и со потемна боја. Тежи до половина ока. Ја ловат преку зимата. Икрите ги фрла во месец март. Се извезува на странски пазари" [КД,59].

**летну́ва*** impf 1. (в. **л'ата**) ~ *и мо́ј гл'е́да, н'е́ма пуиди́н на́окул, л'у л'етну́ват ин'е́ иримби́ци и му вили́ на иримби́цит'а* [MS,t,18]; и: **л'ăтну́ве** ~ *то́–ј си́вичко, мăле́чко пи́ле, бе́ли да́мки и́ма низ не́го. Уф–по́л'то не́е: пắт–пăл'а́к, пắт–пăл'а́к. Гу–и́ма уф–ни́вите, ни́ско ле́те и ко́га л'ắтну́ве брắмче* [ПД,126]; 2. изр.: **литну́ве дă-бе́ге** (кога некој забележува опасност и набрзина настојува да се отстрани) ~ *"Ее–е́, куту–те́н јуна́ци зăт–вра́тта ви́сăт", ре́кли мăга́рто и ко́чо. Ко́га пугле́днува, вắлко зе́е, ка́ му–литну́ве дă–бе́ге ме́чкăта, дри́м фăти́ла* [ПК,2(276)].

**ле́ту** (и: **л'а́ту**) n 1.'годишен период што доаѓа по пролетта (кога сонцето е најблиску до земјата)' [ПВ(Кр)]; ~ *на л'а́туту* 'лете' [MS,s,60]; ~ *а пă мо́о де́до пă би́ше вујни́к, ту́рски вујни́к би́ă гу–зима́ли. Дујде́ ле́тто. Ни́а удде́ме дă–рăбо́тиме, туга́ј ме́–ј ро́дин ба́ч–ти* (му се обраќа на синот; **ба́че** значи постар брат) [ПК,2(251)]; 2. 'година' – архаизам ~ *тузи́ л'а́ту* 'оваа година' [MS,s,60]; почесто во изрази, пожелување и сл. ~ *тојнака как виде, ча царјут му зборува, заедноч излезе от бăчкиата и му са поклони на царјут, и тогас му вели: "Дај ти Бог добро и млогу лета, царју!"* [V,PM,64]; на **Бадни вечер** болестите, или други негативни состојби во семејството, (според народното верување) се обидуваат да ги заплашат со зборување дека "ќе ги заколат": *воја чувек, или воја дете не уздравејве, туку да гу закол'ум, па да са куртулисум уд него,* на таквата изјава од домаќинот ќе му се обрати некој член од семејството: – *Сакăн, ним гу закол'уви! На, утре е Ново Лето, Госпуд ки му даде ново здраве, ки уздравеје* [ТГ,84]; сп. **секуја литинка** 'овца што се јагне секоја година' [ТГ,374]; 3. изр.: **на лето мирисе** (= кога се чувствуваат првите знаци на пролетта) – на празникот **Св. Трипун Рижач**, луѓето отпочнуваат со полските работи, одат во лозјата и ги режат лозниците (оттаму називот **рижач**); ~ **Св. Трипун сече, ама на лето мирисе** (= студено е, но не многу) [ТГ,28].

**Лефка** top. 'повеќе ридови' Зилјаховско, се мисли дека називот е добиен според бојата на почвата, позајмица од грчки λευκ`οζ 'бел'; во Серско: **Лефката** 'земја што се истура, урвалиште' [ЈИ(СД),151)].

**лефтеро́са*** pf 'ослободи' ~ *са разбрắкаха мухараб'ắнта; Кара́да, Ш'е́рвија, Булгари́ја и Ела́да ста́наха и ч'итерт'ắх идно́ деме́к ш'и́махи и ни гу лефтеро́саха м'а́стуту* [MS,t,1].

**ле́ха** impf 'сака нешто' (многу) ~ *ми ле́ха душ'а́та за плаќе́нда –ми сă иде́ кра́ш'ник* (= сакам да јадам баница) [MS,s,60].

**лешичин*** adj 'нешто што се однесува на **лешица'** ~ *утрина́та то́јнака зе́ма тази́ата а́ф едно́ врја́чиште не́три, отиде на́ леши́чина ду́пка,*

*га ви́ка: леши́цо–куми́цо, и́зл'ази*! [V, РМ,139].

**Лешково Дере** top. 'дол со ниви' (од **леска** + турц. dere), Валовишко, од истото име се и топонимите **Лешката, Лештен** [ЈИ(СД),151)].

**лешта** f, bot. Lens esculenta 'градинарска култура од родот на пеперудоцветните, служи како вариво, леќа' [ПС (Град)]; ~ *жи́то се́ąт, ичуме́н, ръ̆ш, уве́с, уро́ф, ле́шта, (у)са́тка – зą чипи́цта – жи́то* [ИГ,118]; во јужната регија од Солунско **ле́ш'та** [MS,s, 60].

**ли** part (прашална) ~ *виде́ ли?* [ПС (Град)]; во односнава регија чести се случаите кога, по образец на балканските јазици се испушта оваа партикула, пр. од Кукушко: *му–фă-рли́ нą куко́шките?* (= дали им даде, фрли храна на кокошките?).

**либад'е́** n 'елек поставен со кожа' ~ *либад'е́ сăс ко́ж'а* [MS,s,60]; во Кукушко: **либиџе́** 'женско кратко палто, се дава како подарок на невестата од свекорот и свекрвата во понеделник по свадбата' [ПК,2(68)].

**либăни́ца** f, bot. Citrullus vulgaris 'градинарска култура од родот на тиквите, има голем сочен плод со дебела кора, лубеница' ~ *му вили́: "ти да по́ш' на иди́н распăнт' да с'ăш' бустанлăк и то́ за пруми́на, за гу запи́раш' да му да́ваш' пу ина́ либăни́ца"* [MS,t,43]; и **либини́ца** [ПС (Град)]; односно **лубни́ца** ~ *то́: шо́–ј сăрцто, шо́ ќо:–иска́риш то́–ј ѓубе́к. Закла́х адна́ лубни́ца, а ѓубе́ко гу–ја́дум... Ѓубе́к то́–ј сăрда́та, шо́–ј нă–стре́ди* [ПК,2(239)]; ~ *по́го плудли́во ме́сто. Зă–та́м, зă–на́што ми–кăжу́више е́дна Мерме́на... ви́ке: "Адни лубни́ци то́лкуви та́м"* [ПК,2(326)].

**Лива́дăво** top. 'име на населено место во југоисточниот егејски дел' (на североисток од Солун) ~ *уд–Го́рăн Тудăра́к ка́ му тăргну́вăт, излéвăт нă–Лива́дăво. Уд–Лива́дăво излéвăт нă–Стру́ма, нă–мо́стут* [ПК,2(309)].

**лива́да** f 'влажен простор обраснат со трева' [ПВ(Кр)]; ~ *отидоха вăнк от селоту да гу достретат на царјут; и кату излезоха вăнк при ливадите, там фăрли онова кепету и са чипи един гол'ам чадăр* [V,РМ, 36]; ~ *та да кинисаш синку, да идиш праве л'у под гората има широки ливади* [V,РМ,43]; ~ *Бужано, моме, Бужано,[ Бог да јубије татко ти![ што си прудаде чифликут,[ двеста погупа ливади* [ТГ,92]; ~ *јотад иде сејменче,[ Велико мори, Велико мори![ право тегле в ливади,[ еј ѓузел мори* [ТГ,345]; во Кукушко е во употреба турц. **чаир.**

**лива́нта** f 'парфем' ~ *ја пи́та: "ш'то́ има́ш'и у синду́ќу, сă ту́рą, гл'е́дам ка́пи?" т'а му вили́: "има́х ина́ лива́нта, мо́ж'и да сă ту́рнă"* [MS, t,12]; во Кукушко: **лива́нто** [ПК, 2(68)], исто и во Гевгелиско: – кога се разменува **гулем нишан, т.е. на свршувачката, девојката ја даруваат со мамудија, алтăн** и **рубија.** Некои носат уште и: **пандофли, каврак, куприна шамија сус грана, чурапе, будро, ливанто** и др. [ТГ,154] – во текстот среќаваме уште еден случај кога пред именката како атрибут наместо придавска форма среќавене именка (според турски образец): **куприна шамија** м. 'купринена'.

**Ливена** 'ж. л. име забележано во Гевгелиско' [ТГ,115].

**ливича́р** m 'човек што се служи со левата рака' [ПВ(Кр)]; ~ *сто́пјо:, у́ста́вјо:, ма́ни–гу, ту́кашно не́ знам. Ливича́р – а́к рąбо́те ус–ле́вăта рắка* [ПК,2(240)].

**ли́га** f 'тенката лушпа што се наоѓа под тврдата кора од гранката на

некои дрва, градинарите ја користат за врзување (стегање) пр. кога калемат' [ПС(Град)]; ~ *тăкá гă–вúкуме та: бéлта, пут–кóрта шó–ј* [ПД, 124]; во употреба е и **лико.**

**лига́виц** m, zool. Helix i Limax 'вид полжав (без куќичка)' [ПВ(Кр)].

**ли́гда** f 'свинска маст (стопена)' [MS,s,60]; [ПС(Град)].

**лигла** f 'жена што се држи несериозно, што има непристојно однесување' [MS,s,60].

**лигнан** adj 'нешто ставено каде што му е местото, прилагодено' – кога самарот е нов, не е стабилен, **не е лигнан, та многу лесно може да правратe, или да стране** (да се настрани или претури) [ПС,(Град)].

**лигувижлӑ́ци** pl 'несериозно однесување, лигавење' ~ *кá ќи–фáте ус–тúа нéјпте лигувижлắци, дă нă–мóјш да:–глéдиш* [ПК,2(68)].

**лигувштúни** pl (в. **лигувижлӑ́ци**) [ПК, 2(68)].

**ли́гăф** adj 'тој што не е сериозен, што си дозволува многу, без достоинство' [ПС(Град)].

**лиѓéн** m 1.'сад во вид на мало коритце, има кружна форма'; и **лéн'** [MS,s,60]; сп. од Дој: ~ *зă–мéсăне лéп и дăржắне тýк дă–кúсне, кýту лиéн* [ПД,120]; 2. верување: **ноќта вода уд лијенут не са плиске вонка, оти ќи та бол'ат очте** [ТГ,247].

**лижни***. pf в. **лизнува** ~ *и тојнака просрја рăката му на них, и му пл'унаха и му рекоха да лижни пл'ункатa. И тојнака пл'ункатa га лижна* [V,PM,81].

**лижáне** n 1.'поставување во хоризонтална положба, лежење'; 2. 'ноќевање, спиење' ~ ут-*кá бигáме тáа вéчăр, уддéме уф–Кýкуш лижáме. Имăхме тáм аднá кýма, тáм, уф–нúх лижáме. Тáа вéчăр кá прăлижáме сéтнă нéма лижáне, сéтне, сéтне, бéги, бéги* [ПК,2(283)]; 3. – откако ќе се **испил'ат** ларвите на свилената буба 5 дена ги хранат со ситно исецкани лисја од црница, петтиот ден престануват да им дават храна бидејќи ларвите (гасениците) почнуваат да **лежат**, т.е. **да спијат**. Тоа се вика **прво лижајне;** има и **друго лижајне** и **малечко лижајне – тоа е всушност: прв, втор и трет период од развојот на свилената буба [ТГ,411]**.

**лизéт** * m – 'пријатно телесно чувство (пр. од храна, или од нешто друго)' ~ *ја́ј–си пулéчка дă–мо:–усéтиш лизéто нă–рăчóко... Бис сóл ја́дипто нéма лизéт* [ПК,2,68].

**ли́зга** f 'тенка кора на дрво' (в. **лига**) [ПК,2(68)].

**лизга́р** m 'направа за обработка на земјата, вид лопата, служи за копање, а не за фрлање на земја' [ПД,121]; [MS,t,42].

**лизитли́цки** adv 'нешто со вкус, односно направено со мерак' ~ *играа лизитлúцки* (пр. оро) [ПК,2,68].

**ли́знува*** impf 'поминува со устата и јазикот по површината на извесен предмет' ~ *"ја́с ја́м, ја́ ут тáс ја́блăка пујнó лúсту си лúзнувам и тузú–ми ја́дин'éту!"* [MS,t,59].

**лија́вица** f 'болест на желудникот или (и) цревата, со чести испразнувања, пролив' [ПК,2(68)] – сп. гл. **лéе** (со редукција); ~ *лија́вица úма, лија́вица гу–фатúл, пу–вóнка óде нóго. Е, и вăрвéш вúкиме. Лија́вица и вăрвéш* [ПК,2(240)].

**Ли́ка** 'ж. л. име, често се среќава во Кукушко' ~ *дóд Лúка, тáа сéстрă–ми, шó–ј у–Бугáрја, сја: дýр уф–Тąлбýхип, уф–ципдéмо г–удпúсé:, бúше нóго ýбува* [ПК,2(324)]; ~ *уф–Кýкуш сă–пóвиче кулишáне, и ут Струмúца úма. Нă–Штéрјо úма, нă–Малúно úма, нă–Кăл'нúкăвци úма, нă–Лúка Тóмчăва úма тéтин* [ПК,

2(310)].

**ли́ка** f 'убав изглед, лик' ~ *јăбу́лките не́мăт ва́а гуди́на ли́ка, а́ма по́го сă–бла́ги, сă–то́пăт уф–у́стта* [ПК, 2(68)].

**ликáјна** f 'порцелански сад, во него се става јадење' [ПК,2,68]; во Солунско **ликáн'а** 'голем ѕемјен сад, во него се пече јадење'[ПС(Град)].

**ликáниц** m, bot. 'вид јужно растение, анасон' (Pimpinella anisum) [MS,s,61].

**Ликлинови** 'фамилијарно име на дојранчани што емигрирале во Бугарија (Варна)' [КД,94].

**лико** n 'изглед, лик' ~ *Ра́да и́ма три́ диво́јки – де, де ги́ди де[ ја и три́те е́дно ли́ко, е́дно ру́хо по́сат... [ по́–ма́лата по́–у́бава* [ИГ,108]; ~ *малој моме јубава,[ дур јубава, сеплива! –[ сата каза прешитах,[ твоје лико не најдех,[ дур јутидох в Цариград* [ТГ,52]; в. **лика**.

**лико** n 'млада кора од гранка од дрво, со **ликото** се врзува калем што се става во дрво за да се **присади** (калеми)' [ПК,2(68)]; – кога почнува да се **ткаје ругузина**, од снопот со **рогус**, прво ќе се одделат на една страна широките лисја, а срцевината, или како што ја викаат во Гевгелиско **лико на друга** (страна). Потоа **ликото се цепе** на тенки делови коишто **се сукаат**, и се прават **врвци**, што ќе бидат основа при ткаењето на рогозината; за да тече работата полесно и подобро, **врвците се топат во вода** [ТГ,352]; в. **лига**.

**Ликсандриев** 'фам. име запишано во Солунско' ~ **Вангел Ликсандриев** [ПЗ(С),118].

**ликуви́т** adj 'нешто што има лековита моќ (пр. билка, вода)' [ПС(Град)].

**ли́лик** m, zool. 'лилјак' ~ *лилико–ј покно пиле, он–еј гол, него штипе. Гу фајкăт зă–лек, зă–некаа бол'ка* [ПК,2(68)]; во Воденско: **лил'јак** (покрај: **нојќно пиле**) (Кронцелево), во Дојранско, с. Николич запишавме (со исто значење): **ќо́рпили́ч**.

**ли́л'ак** m, bot. Sambucus nigra 'растение **боз**' (лековит, не е "турски – градинарски"); сп. **ба́нц, л'у́лак** [MS,s,61].

**Лил'ја́на** 'ж. л. име' ~ *тăргна́ме ма́мо, уди́хме, шита́хме[ пу–пắти ма́мо сритна́хме[ се́стра–ми, ма́мо Лил'ја́на[ уф–на́с нă–го́сте и́диште* [ПК,2(314)]; ~ *карај ме , мамо, јучај ме,[ как да ја земам Лил'ана,[ Лил'ана једна на мајка,[ Лил'ана алтăн дивојка!* [ТГ,211].

**Лима́н Ба́ра** top. 'место со вода, бара' (уште еден случај на употреба – лепење именка + именка, според турски образец (место: 'Лиманова Бара') [ЈИ(СД),152)].

**лимбе́т** m, zool. Cygnus olor 'бела, крупна водена птица, има долг врат – лебед [ПК,2(68]; исто така и во Солунско (**лимбе́т**) [ПС(Град)].

**Лимбија** 'ж. л. име запишано во Зарово) [ПЗ(С),108].

**Лимо́на** 'ж. л. име запишано во Гевгелиско) [ИГ,126].

**лимпи́да** f 'тенок, плоснат камен, со него децата играат'; сп. уште: *ле́бо ва́адин ми стăна́ лимпи́да, се́–ј пугриши́л, не́–ј кисна́л а́рно* [ПК,2(68)].

**лимпири́да** и **липири́да** f **1**. ~ *то:–ј те́нко ка́мăнче, куту де́ца ги–фăрл'у́ва:ме* [ПД,129] **2** fig. 'слаба, но жилава жена' [ПК,2 (68)]; в. **лимпи́да**.

**лимузи́на*** f 'превозно средство, автомобил' ~ *д–о́диш нă–ца́ро, дă–му–ка́јш о́ти твојто де́те–ј здра́во, дă–дуне́сăт кусту́м и пăјто́н – ф–то́: вре́ме не́мише арăпла́не, ја́, тăкво́ лимузи́ни*

[ПД,148].

**лимунлѝа** adj 'што има боја на лимон - жолтозелена' ~ *тóо кă-пóто ѝч нé мă–арéсе, óт нă–жжă-лто бéге, нóго лимунлѝа–ј* [ПК,2, 68].

**Лина** 'ж. л. име забележано во Гевгелиско'; се употребува паралелно со **Линка**, а изведени се од **Магдалина** [ТГ,114].

**линаре** n, zool. 'мала риба, ја има во Дојранското Езеро, тежи до 100 грама и е со синозелена боја. Ретко ја ловат зашто месото ѝ мирисa на тиња' [КД,59].

**линáрќи** pl **1.** 'девојки што помагаат на свадба, свадбарки' [ИГ,126]; **2.** – на денот на свршувачката, откако ќе сменат нишан, попладнето кај **армасницата** (свршеницата) доаѓаат жени, ги викаат **линарки**, и ја даруваат, армасницата при секое дарување **бакнуве рăка**, и тоа најпрво ќе ја принесе на усните, потоа ќе го допре челото, и потоа ја враќа на усните. Откако ќе ги почести таа ги дарува: на постарите жени им дава **бечки шамији**, а на младите и на девојките **купринини кавраци** [ТГ,154]; ~ *пишѝн ќи дóăт линáрќи, двăнáјсăт жéни (армасáрќи) пу мăлéчќут нишáн. Дéсит дýши армасáре; свéкурут, дéвирут, ќи дóнесăт алтăјне, пăпýци, купрѝнин кăврăк* [ИГ,116].

**линѓéр** m 'вид посатка, чинија' [MS,s, 61]; – за празникот **Мăртвин** (**Задушници**) рано наутро домаќинката *ќи истребе* пченица и тоа така *да устане само едно зăрно* (= да остане многу чиста), откако ќе се свари се става во **лингер** (= плиток бакарен сад), и потоа се носи и *раздаве се* покрај црквенската порта, односно на гробишта [ТГ,30].

**лине (сă)** impf 'кога животното ги менува влакната' ~ *мáчкăта сă–лѝне* [ПК,2,68].

**Линијата** top. 'име на место, ниви покрај железничка пруга во Валовишко' (ново име) [ЈИ(СД),151)].

**лѝниш** m, zool. 'име на риба во Дојранското Езеро; тенка, долга, има зеленикава боја, доаѓа до 1 кгр.'

**линлѝф** adj 'тој што не сака да работи, но исто така ако е тешко подвижен, инертен и сл.' ~ *нóго нé–ј линлѝва спáата, дáј ѝ сáмо дă–сă–тóкме* [ПК,2,68]; во Дојранско се употребува паралелно со турц. **ајл'ас** [ПД, 116].

**линтѝр** m 'дрвена лопата за црпење, земање жито по вршењето' [ЛС(К), 95].

**лѝпа** f, bot. Tilia 'листопадно дрво, има цветови од кои се приготвува чај' [MS,s,61]; во Воденско освен со основното значење запишавме и **липа** 'тенка лушта од млада гранка, служи за врзување' [ПВ(Кр)]; сп. **лига**.

**липé*** impf 'става, залепува' ~ *за субирáт лајнá ут крáват'ą, за ха кладáт у казáн'...и за лип'áт врашѝлуту* [MS,t,66].

**липѝда** f 'остриот дел (сечилото) од ножот' [MS,s,61].

**липóн** adv 'веќе, уште' ~ *му удрѝ у пуѕ'ăт'ą пу–на дв'ă брáдва ... липóн гу устáна тáму* [MS,t,77]; 'прво' ~ *липóн пиш'тóфу гу напăли'увáха барýт и курш'ýм, да с'éтн'ą гу пл'ýснувáха* [MS,t,39].

**лѝпса*** pf **1.** 'заврши' ~ *л'áбу ми лѝпса* (= ми заврши лебот, немам леб) [MS,s,61]; **2.** 'недостасува' ~ *га глéда лáмјата, чá лѝпса едѝн дáл cóс дéсет јáбăлка, сáкаши да пýкни и гу покăлиá* [V,PM,113]; **3.** 'отстрани' ~ *царицата как гу видела, са угносила и му вели на царју: "дека гу најде то човек и ми гу си донел тука аф кăштата? Скору да ми гу липсаш от*

*тука, ча ми е гнус от негу!"* [V,PM, 58].

**липсу́ва*** impf 'недостига' ~ *и вéли на женá му: "мари жéну, jáзика што са чýдим – не ми потăнаа ниту корáбите, нúту пáри ми липсýват, но снóшти... лóшо сóн засоних"* [V,PM,30].

**липутáктин*** m 'војник што побегнал од својата единица, дезертер' ~ *тук у с'éлуту имáш'и мáнгуруфóри, ш'ту ш'éтаха, брăкаха липутáкти* [MS,t, 2].

**ли́ра 1.** f 'златна монета' ~ *му р'éч'и: "за ти дáм иднá лúра, тóс пóн да гу вéзмиш' на грабóт, да гу запи-с'éш' "* [MS,t,70]; ~ *дéвăт гудúни трéбă дă–рăбóте дă ги–стúгне тúă дéвăт лúри* [ПД,113]; ~ *вúкнува идúн зăбúтин ут палáт'ут и му вилú: "нá–ти пéт' лúрă"...* ~ *за му дад'éш' на д'ăт'ạниту за иднó кафé иднá лúра* [MS,t,82]; ~ *и тáтку–му мираклúја сă нáјди, му напýлн'ува идúн дисáјќ лúри, му дáва на д'ăт'ạ-ту, му вилú: "пóт', ш'éтај сă!"* [MS,t,20]; **2.** изр. **адна́ ли́ра, ади́н ла́ф** 'се кажува кога некој малку зборува' ~ *на–Кустáкто аднá лúра, адúн лáф мó–ј. Гу–мăрзе дă–гувóре* [ПК,2,151].

**ли́рину** adj 'нешто направено од злато, од лири' ~ *"м'éн'ạ мáјка м'ạ úма науч'éну сăс лúрину јоргáн да м'ạ пукрúва"* [MS,t,50].

**лиса** f 'скратена форма од **лисица,** најчесто во синтагма со **кума'** ~ *сă–вăрнáла лисúцта и вăлко ки–ј–рé-че: "А мурú кýма лúсо, уддéка úмиш тóлко рúби!"* [ВД(П),286].

**Лисава** 'ж. л. име забележано во Гевгелиско; се употребува и скратената форма **Сава'** [ТГ,114].

**Лисец** top. 'име на рид во Драмско', според Ј. Иванов од прид. **лис** (= гол, без шума) + суф. **-ец** [ЈИ(СД), 151)]; сп. стсл. въз-лисъ, рус. лысый, пол. łysy, чеш. lysý; се среќава уште (како име на место) во Тетовско, на Плачковица.

**Лиси́чев Чука́р** top. 'рид, чукар во Драмско' (сп. лисица) [ЈИ(СД),151)].

**лиси́че** n, zool. dem.од **лиси́ца** ~ *срăтнáл а вăлко нă–пăт кá о–нóсе. "Уддéк кýмо лéсо тó: јáгне?" "Ми а, н–áјн му–ддéх аднó лисúче, вéл'ум: уфчáр дáј аднó јáгне"* [ПК,2(228)]; ~ *и тугáј извикáл: "Вăлче, мéче, лисúче", нá: "вăлче, мéче, лисúче". Лисúцта ричéла: " нáшјо: сăјбú: úма нéко: гулéма бил'á"* [ПК,2(228)].

**лиси́чин*** adj 'нешто што се однесува, односно што е добиено од лисица' ~ *нé о–зạклáл, гу–дрáл жúво, гу–пý-штат. Мýјте кá–м сă–збрáли пу–нéо: брăм, брăм. Дéк ќ–óде? – ф–лисичúнта дýпка. Ф–аднá лисúчина дýпка сă–нạбýте* [ПК,2(233)].

**лисичини** pl 'кожа од лисица, или од др. животно што се пришива на облеката, на јаката' – за свадбата од младоженецот на невестата и носат повеќе дарови: **цубе свитино** 'горна облека од чоја, *пуставено сус* **лисичини', папуци** *пáлни шиќер,* **чурапе, каврак за клајнајне, какма** 'украсен тељ', **каврак за пукривајне** 'тенка материја со која невестата си го покрива лицето, во минатото со црвена боја, а подоцна со бела', **нивистинска китка** 'вẹнче' [ТГ,174].

**лиси́чуви ду́пки** pl 'живеалиште на лисици'; има и пошироко значење: 'место со карпи, непристапно' [ПС (Град] .

**ли́ска** f, zool. Fulica altra 'езерска птица, ја има во Дојранско, црна е, голема колку кокошка, има бел, прав клун и бела точка на челото, има мали нозе со остри нокти, се користи при ловењето риби' [ПД,127]; "на секој од предните три прста има

тесна опна што ѝ служи за пливање. Четвртиот прст ѝ е неразвиен. **Лиската** ретко лета. Кога се наоѓа во опасност, се нурка под вода и успева да побегне. Тоа е мошне лакома птица. Постојано е под вода и бара храна што ја јаде под вода. Ја ловат поради месото" [КД,56].

**листави́ца** f, zool. Hirundo. M. Малецки погрешно упатува на именката **ку́к**, којашто во Долновардарско значи 'кукаквица', а не 'ластовица' [MS,s, 61]; в. **листувичка**.

**ли́сту** n, bot. **1.** 'орган на растение преку кој растението дише, лист' ~ *"ја́с ја́м, ја́ ут та́с ја́блăка пујно́ ли́сту си ли́знувам и тузи́–ми ја́дип'е́ту!"* [MS,t,59]; ~ *за прумипа́т питпа́јси дпи с'е́тп'ạ пара́ст'ува, пу́ш'та три́, ч'е́тир листа́* [MS,t,5]; ~ *та́а ре́кичка ип–ви́каа Дирве́пто. Така́ ма́лчко сус–ча́шка дă–мо́јш дă–пăли́јш. Адпо ли́сто би́ше че́пче, дă тăка́ си–пă̆лпăхме во́јчка* [ПК,2 (247)]; и: **лис*** — работниците што го копат лозјето, кога ручат и благословуваат: ~ *"Госпуд да даде колко листе толко груздаци; куту облак да са туваре, да бериш и да пе са дуберуве, да вариш да пе са дуваруве* (*пикмес* и ракија)! *Госпуд да даде здраве и сус здраве да са јаде и пије!"* [ТГ,333]; ~ *па́к вели́ па кру́шата: "кифи́л са чи́пиш ти́пака, кру́шо, за пари́те?" И кру́шата от ве́теро си кла́тјаши ли́стите* [V,PM,125] – уште еден случај за проширената употреба на множинската наставка **-и кај еднослoжните именки** (**листите**), што го сметаме за позајмен образец; за ова поопширно в. во партијата од граматика; **2.** 'тенок слој тесто, кора' ~ *за в'е́пат крӑпгу и миха́лката да зафа́ти да то́ч'и и ба́бата и ле́лата за да пруcти́рат ипо́ ли́сту* [MS,t,8]; ~ *ла́мјạта гу–тира́ла пе́јпто де́те дạ–ви́де да́ли у–се́ ли́сте и–ја́де и́ли саму јабу́лките* [ВГ(Ѓ),273]; во примерот што следува со еднинската форма **лис** (**Ли́с ќи-му-дро́бăт**) се покрива множинско значење: ~ *гле́дăхме бу́ба. Ли́с ќи–му–дро́бăт пă–бу́бăта, си́тпо кут–тит'у́п. По́чпăт дă–пура́спăт, ќи–м–да́виш ли́ста, гра́пкички, ли́ста мăле́пки, лăста́ре ут–цăрпи́чки* [ПК,2(215)] – случај на употреба на перфективен презент: **по́чнăт дă-пура́снăт** ; **3.** 'металниот дел од пилата, со кој се сече, има запци'; **4.** 'парче хартија (со правилна форма) на кој се пишува, односно извадок од книга' [ПС (Град)]; **5.** изр.: **си убрнајте другјут лист** (= читајте на друго место) ~ *Лил'апа за рӑка ја фашке,[ и што си веле ем гуворе: "Попуве, млади ѓакуве,[ си убрпајте другјут лист,[ куту за випчајпе младенци.[ Оти бех умрип – јужсивех,[ пишмап са чипих, пе јотидех* [ТГ,214].

**Во старословенскиот, и во** источнословенските и во западнословенските јазици односнава лексема се јавува во м. род.

**листувичка** f, zool. **1.** Hirundo (нема деминутивно значење) 'мала преселна птица, има темно-кафена боја, опашката не и е компактна туку разделена во форма на вила' [ПС(Град)]; и: **л'аставичка** ~ *царјув сип просрја рӑка да га фати, га фати за пашката, и остапа опашката па пегу, л'аставичка летпа по пебету* [V,PM, 72] – случај на проширена употреба на предлогот **по** наместо 'на': **летна по небету**; – наутро штом ќе стане детето треба да касне макар едно залче: "*Да аппум за кук, ластавичка или штркал – да пе ма прабијат!"* [ТГ,145]; исто: **ле́шпевичка** ~ *ле́штевичке, бе́рберичке[ зби́ри пе́па дă–руча́ме[ о́јќам, пе́јќам[ пи́ле ми*

*е загипа́ло[ од–мо́ре до́–море́[ до царо́ви дво́рове* [ПК,2(329)] – во контекстот од песната се јавува лексички архаизам: **ојќам** (сп. стсл. ХЪТѢТИ); народот верува дека е грев да се убие **ластовица, и бидејќи никој не ги закача тие прават гнезда во куќите: над прозорецот, под балконот и сл., постои изрека: "***Куќа биз ластавички, куќа биз здраве"*, односно се третира за прокӑлнана (проклета) онаа куќа во која не влегуваат ластовици [ТГ,386]; **2.** 'детска играчка направена од дрво, личи на птица' [ПК(АЌ)].

**листупад** m 'единаесеттиот месец во годината, ноември' [ТГ,7]; (овој назив Тановиќ го забележил пред повеќе дестици години, ние при личните истражувања во Гевгелиско не го регистриравме; возможно е дека временската дистанца го направила своето).

**литина дулама** f 'горна облека, минтан од **лито** (материја што е ткаена со волнена основа и волнен јаток, но ткаено е со две **подношки, како платно**). Ова **дулама може да се закопча до гуша** [ТГ,418].

**лито** n – според Тановиќ 'вид дебело платно, шајак', од други говори нам ни е познат како: 'платно, ретко ткаено' – во минатото ергените (младичите) се облекувале во **купоран** од **димија** или **лито** (шајак), по краиштата украсен со гајтан во три-четири реда, **појас** долг десет до петнаесет аршина, на крајот со реси, **барнавези** со црна боја, украсени со џебови, **гајтан** и црвена **чоја,** зимно време со волнени чорапи ишарани со различни шари [ТГ,134]; в. **литина дулама.**

**литурги́ја** f 'лепче колку една чинија, се украсува со **паскурник**, се носи в црква. Од него се прави **нафора** што се дели на верниците' [ПК,2(68)]; во Дојран: **литурги́** [ПД,118].

**литургисе** pf в. **литургисуве 1.** – в недела, наутро рано, пред свадбениот церемонијал, пред да ја облечат невестата, свадбената облека ќе ја измерат колку е тешка (таков е **адетот**), **кавракут** (шамијата) со која ќе си врзе косата, ќе ја испратат в црква попот да ја **литургисе.** Исто така и младоженецот ќе испрати некоја работа попот да ја литургисе. Тоа го прават за да не можат некои **лоши очи да ги урочат** [ТГ,173].

**литурги́суве** impf **1.**'попот пее над нешто, пр. над литургија'; **2.** fig. 'кога некој многу и непотребно зборува', сп. *шо́ литурги́суве кумши́кта* [ПК,2(68)].

**литурја́** f 'црквен термин, литургија' ~ *ути́ди да ве́зми литурја́ ут диспо́т'ут и диспо́т'ут ја аре́са* [MS,t,67]; сп. **литурги́ја.**

**лиу́нка** f 'жена што наскоро родила (до 40 дена)' [ПК,2(68)]; – при посета на новородено бебе, односно на **лиу́нка**, гостинката, ако претходната ноќ *спијала сус мӑж,* или ако има менструација треба да каже: **"Лиунка сум – лиунка си", во таков случај детето нема да се разболи – верување** [ТГ,108]; в. **лиху́са.**

**лиунче** n 'мало, некрстено дете, новороденче' – кога ќе се роди дете се повикува некоја жена од соседството, што има мало дете, да дојде и да го задои новороденчето. Сега ова **лиунче и детето на сосетката стануваат пубратиме пу млеко** [ТГ,277].

**ли́ут** m 'многу лош човек (или животно)', основното значење: 'ѕвер, диво животно' е изгубено [ПК,2(68)].

**лифо́сану па́т'ạ** n 'сад (барде) со глазура' [MS,s;60].

**ли́хче** n, dem. од 'лист' [ПК(Гр)], [ПС (Град)]; в. **лишче.**

**лиху́са** m 'родилка' ~ *лиж'а́ш'и лиху́са = и́ма лиху́сиску* [MS,s,60]; во Гевгелиско **лиуса;** сп. верување:

навечер откако ќе се стемни, во оние куќи во кои има **лиуса** не се внесува оган, ниту пак се дава, бидејќи во противно детето би плачело [ТГ,10].

**ли́ци** (pl.: **ли́цинта**), и: **лице** n **1**. 'предниот дел дел од главата на човек, лице' ~ *и така́ му̑ дојде́ на умо́ утрипта́, кога́ стапа зара́пу от спапету, са уми́ ли́цету и седпа́ мпо́гу зачу́дип* [V,PM,30]; ~ *си́п–ти гу Ѓо́рги армăса́хме,[ з–е́дна мо́ма Македо́нка,[ пă–спа́га те́нка висо́ка,[ пă–ли́це бе́ла цăрве́па,[ пă–гла́си ви́шпа дăле́чпа* [ПК,2(317))]; ~ *грлото ји било, мале,[ куту остра сабја,[ устата ји била, мале,[ чаша Фикијова,[ лицето ји било, мале, тиквишка пугача* [ТГ,52]; ~ *в ра̌ци да̌рже јогледа́ло седефли́а,[ јогледу́ве мо́ма бе́ло ли́це, ца̌рпи јо́чи* [ИГ,107]; **2**. 'предниот дел (страна) од нешто' ~ *и пи́ă стигпа́ме и мура̌рча́пе сă–свали́ли дă–ги–пра̌че́кăт... пă–зăкăр` пă–Бăла́сца. Нă–зăкăр` пă–а́дпа ка́рпа, ја́ кути та· со́ба ка́–ј, са̌шта тăква́ а́дпа ка́рпа, са́мо тва́ ли́це дă–гу–пе́ма, спра̌ма сла̌пце* [ПД,173]; **3**. 'убавата, горната страна од облека, односно од ткаенина' – **бубаќерната дулама** (памуклија облека) е наполнета со памук меѓу поставата и **лицето** [ТГ,418]; Тановиќ укажува дека и **ругузината има лице** и **опко** [ТГ,353]; **4**. 'боја на кожата на лицето'; сп. *о́брас* [MS,s,60](?) – односново значење го посочува Малецки, ние тое не го констатиравме во теренските истражувања, ниту во материјали од други автори; во Градобор (Солунско) паралелно со **лици** се употребува **сура́т** (не е реј.), сп. **прилига́т сура́т** = убаво лице; *да–ти–се́рум пă–сура́тут* – вид пцовка (од истото село); **5**. изр. **бе́ло ли́це** (= личност што е почитувана од другите) ~ *сп`та ме́п мă–чи́сте, мă–пе́ре и де́к ќ–о́м пе́јпто ли́це д–е́ј бе́ло* [ПК,2(244))]; или: – наутро по првата брачна ноќ кај младите прва влегува свекрвата со уште неколку жени да го *разгледат пивистипството* (= капки крв на кошулата од невестата). Доколку е така, **адет е** два-три пати од дворот некој да пукне со пушка и така да се соопшти на селото дека невестата *била сус ра̌з и пама̌з*, и дека го *убелила лицето* на свекорот, свекрвата, на татко ѝ и мајка ѝ, на младоженецот [ТГ,186].

**ли́цба** f 'убавина, красота' ~ *риче́ Го́спот: Бе́ши иде́п чове́к зипги́пип; да бе́ши примипе́т па ру́ба па́рчи и царве́па, си раду́ваши ка́та деп су ли́цба* [MV(K),274].

**лицбути́·** f в. **лицба** ~ *ти́ă зă–ме́рис ги–са́ат, зă–лицбути́·, пе́–ј зă–ја́дăпе* [ПД,124] – од објаснувањето за еден вид диња, многу мала, шарена.

**ли́че** impf 'одговара, прилега' ~ *та́ткуто фăти́л дă–кра̌чке. "Ка́к да· д`м мо́јта мо́ма пă–тăргóвăц, ко· пи·–сме сјурма́си, ду́р пе́ ли́че"* [ПД,152]; ~ *со́с ли́цето мо́ма, со́с ли́цето[ збо́р чипу́ве:[ "К'и те пи́там, ли́це[ к'и те пи́там ем распи́там [– да́л' те ли́че, ли́це[ за млади́па, за млади́па за певе́ста* [ИГ,107]; – селанецот летно време секогаш станува пред да се јави сонцето, ако сепак некој задоцни ќе го укорат: ~ *пе личе уф тоја време да се спије* [ТГ,17]; ~ *се пу лозја јас си шетах,[ бело грозде јас си чопках,[ ими сега, лудо младо,[ думакипка ти се чиних,[ думакипка лудо младо,[ пе личе – личпа да биде!* [ТГ,350].

**ли́чин** adj **1**. 'симпатичен, со убави црти на лицето' [ПВ(Кр)]; ~ *кату чу така от жепата му, поверува, ча млогу верпа е жепата му и како пе чипи кабул чузди ма̌жи, макар и*

*да са най–харни и най–лични* [V,PM,69]; ~ *едно време един богат човек имаши три керки: най–малката беши най–хубава и на–лична, и млогу била акăлијка* [V,PM,70] – честичката за суперлатив 'нај' овде е употребена во формата **на**, како што се среќава во соседните влашки говори, каде што пак е позајмена (а потоа и изменета) од македонскиот јазик, в. во **нај-**; ~ *авциолиа заедноч влезе аф мл'акуту, са кăпа и, кога излезе вăнка, колку беши јунак личин, по–јунак и по–личин са чини* [V,PM,47]; **2.** 'убав предмет' ~ *ка́ си–о́ре, дуна́л адин ве́тăр, а излитка́л пе́пăлта, ко́а гле́де – адно ка́мăнче уф о́г'инут. Нă муже́л д'сă нагле́де на не́го – то́лко шо би́ло ли́чно ка́мăнчто* [ИГ,110,126] – примерите под т. **2.** ретко се среќаваат.

**лиш'и́ца** f, zool. **1.** Canis vulpes 'диво животно, од родот на кучињата, има голема рунтава опашка' ~ *лиш'и́цата хо́ж'да пукра́ј арасла́нут : "ш'о́ па́ти ту́ка, ца́риму"*[MS,t,77]; ~ *и́мше адна́ дру́га лиши́ца; има́ла пикме́с адно гắрне. А пă вắлко се́ко: сăба́јле иде́л нă–го́сте у–не́ă* [ПК,2(226)]; и: **лиси́ца** ~ *пу–се́лта завуде́л–си ко́јно, во́де–си ко́јно и нă–пắто гле́де адна́ лиси́ца сă–нăпрă–ви́ла у́мрăна* [ПК,2(225)]; ~ *о́дăт, ф–ајн енде́к гле́ат адна лиси́ца ста́ра, ус–адна́ па́шка иску́бина, са́мо сă–вắрте та́ма, са́мо сă–су́ке* [ПК,2(266)]; односно: **лесица** ~ *леси́цăта фăти́ла да–ри́е у–зе́мин, а во́лците си–ре́кле: "Гро́брви ни–ко́–пăт"* [ВВ(К),315]; ~ *пууди́ле ма́лце, а–нăјде́ле леси́цăта и та́а му–ве́ле: "Де́ка, побрати́ми, ќе–о́јте?"* ВВ(К),315]; ~ *ве́ли на леши́цата: "леши́цо, да ни сắдиш пра́во, ја́зе ке ти дока́рам една́ква́чка со́с де́сет пи́лца бакши́ш!"* [V,PM,139]; **2.** 'дрво на задниот дел на запрежна кола, како опашка' (со должина од 1 до 1,5 м.) [ПД,128].

**ли́ш'** m 'лишај' (кожна болест) ~ *у́с ли́шиви* (= тој што има лиши) [MS,s,61]; и: **ли́ше** n 'егзема' [ПК,2,68]; – кога на некое дете ќе му се појави **лише**, го лекуваат на следниот начин: ќе се изгори корен од растението **камилска бошка**, потоа пепелта ќе се измеша со пресно масло и ќе се намачка лишето. Оваа болест се лекува и со баење, со зборовите: "*Лише, пипилише, чавутин утиде на урајне; семе му е пепал, уд лише ништо да не устане!*" [ТГ,124].

**лиша́н** m ' m **1.**'трага од рана, белег' (со дисимилација од **нишан**); значењето може да биде поширокo, воопштено за 'трага' ~ *пиши́н апна́ же́нта – ни́што, дăде́ нă–ме́не, сă–ка́х до́–гắлтнум – не́, и сăка́х до́–избл'у́вум нă–муже́х. Ја́ де́ка ми–устăнắ лиша́н". Нă–мắјшто и́ма, нă–же́ните не́ма* [ПК,2(238)] – станува збор за објаснување дадено од информаторот за поимот "адамово јаболко"; **2.** во состав: **мини́ме лиша́н** (зн.: имавме свршувачка) [ПК,2(68)]; сп. уште: ~ *не́ би́ха Ту́рци душма́ни[ ту́к би́ха мо́јте стро́јници[ гуле́м–ми лиша́н донсе́ха[ те́нки ми да́ри зима́–ха* [ПК,2(313)]; ~ *е, гу–пушти́ли чуве́ко стро́јник уд–Драгуми́рци уф Кăза́нуво. Сиде́ли, пи́ли, си–зима́л лиша́нут, стăна́л дă–ш–о́де* [ПК,2(311)].

**лишче*** n, bot., dem. од 'лист' ~ *и́ма жắлт цв'а́т сăс си́тни мале́нки, лишчи́н'а. Ут–не́ ча́ј са–свару́ва, по́гу е ликуви́та* (објаснување за називот **лајку́чка** = вртипоп, камилица) [ДС(Ч),208]; во Кукушко и Солунско: **ли́хче** [ПК(Гр)], [ПС(Град)].

**ло́буда** f, bot. Amtriplex 'градинарска

култура, има бледозелени, заострени лисја, се става во баница' [MS,s,61]; во Воденско **лубо́да** [ПВ(Кр)]; во Кукушко: **ло́бда** (со елизија) 'вид зеље' ~ *тре́ва, ка́-ј мла́да гӑ-бе́рӑт зӑ-зе́ле* [ПК,2(68)].

**лов** (и: **лоф**) m 1. 'активност поврзана со ловење, убивање на диви животни, птици' ~ *от мӑра врјаме сетни десетина јунаци сакаха да идат на лов. Половингӑзју рече: "и јазе ке да дојдам"* [V,PM,104]; ~ *дру́гајут д'е́н' зӑ по́јми на ло́ф ш'ич'ка у гура́та* [MS,t,75]; ~ *е, т` же́на мӑжо́-ј утива́л се́ нӑ-ло́ф. Утива́л нӑ-ло́ф, ка́тӑде́н ја́рбици пусува́л, гӑски, шо́ ќи-утипа́л се́ пуси́л* [ПК,2(258)]; ~ *ми та́т-ти, рӑче́л, си́нко ка́к би́ше жи́ф и́мише е́дна пу́шка, о́дише пу-ло́ф, луви́ бише* [ПД,154]; ~ *тја́нака му ве́ли: "та́мо ле́жи стра́шна ла́мја" На́ тре́тиј де́н оти́де ло́в да ло́ви, оти́де, фле́зе на ла́мините кона́ки... фати́ ла́мините ма́нци да ги ја́ди* [V,PM,144]; 2. 'диво животно, односно дива птица, што е предмет на активноста ловење' ~ *тојнака тиа думи кога думаши, пак царјут пихна са шеташи аф гората, лов ловиши сос неколку други другари, и гу и чул* [V,PM,64]; – кога ловџиите ловат во група правило е: пред кој ќе се *дигне лов* (зајак или било што), во прв момент само тој има право да нишани и пука; дури ако побегне од неговата зона, тогаш смее да пука неговиот сосед [ТГ,387]; ~ *вјанал јунак брза којна,[ да ќи јоде в части гора,[ в честа гора лов да лове,[ лов да лове диви пилци* [ТГ,51]; во Гевгелиско е забележано: **митровски лов** или **касим авӑв** (турски) – тој лов се организира на празникот **Митровдин, кога излегуваат сите ловџии од околните села** [ТГ,387]; 3. изр. **са́м ло́ф ми-до́шӑл нӑ-но́га** (= кога се случува некоја погодност) ~ *одӑт уф-адна вудни́чка. И уф-та́а вудни́чкӑта, та́м, ќи-прӑнуќу́вӑт о́ни. Кулу стре́т ве́чӑр и́де ме́чкӑта: "Ии-и, са́м ло́ф ми-до́шӑл нӑ-но́га"* [ПК,2(276)].

**лова́ч** m 'тој што убива, лови диви животни, ловец', односно 'тој што лови риби. рибар' ~ *да му риче́ на Симона Исус: Ни́м сӑ пла́ши; ут се́га на на́ка ки би́диш лова́ч на сфе́тут. И извади́ле кайцити пу су́хуту* [MV(K),272] – случај на нерегуларна употреба на предлогот **пу** (по) со значење на 'на': **извади́ле кайџити пу су́хуту** (м. 'на сухуту').

**ло́ви** impf 1. 'фаќа (убива) диви животни, птици' [ПС(Град)]; ~ *тојнака тиа думи кога думаши, пак царјут пихна са шеташи аф гората, лов ловиши сос неколку други другари, и гу и чул* [V,PM,64]; ~ *тја́нака му ве́ли: "та́мо ле́жи стра́шна ла́мја" На́ тре́тиј де́н оти́де ло́в да ло́ви, оти́де, фле́зе на ла́мините кона́ки...*[V,PM,144]; ~ *един, нај-малкиот отиде на гората сам да лови и, кату ловиши, најде една змиа страшна* [В,ПМ,80]; ~ *тојнака им вели на балтаџиите: "виа тука да седите, јаз ки ида малку да ловја"* [V,PM,42]; 2. 'со мрежа, јадица и сл. фаќа риби' ~ *сӑс вӑндица ло́ви ри́бӑ* [ПЗ(С),67] – во случајот имаме траги од назализам: **вӑндица**; во Кукушко: **ло́ве*** ~ *а, ут-та́м излевӑт, пӑрстӑно о-не́ма. "Оди до́л, ви́ке де́тто, има ло́вӑт ри́би, риба́ре, фӑркат ри́би, бе́лки не́каа ри́ба ќи-т-фӑрл'ӑт* [ПК,2(265)]; ~ *по́сле ут-та́м ќи-пуми́ниш, и́мше ме́сто Дишл'а́пува Кули́ба, ду-Арџа́нски Ѓо́л', та́м риб`рто де́ка ло́ваа, гри́п и́мше та́м и – Дишл'а́пува Кули́ба*

[ПК,2(265)]; ~ *ви́ке: "Уу–у, ку́ми́це, шо́ ти́а то́лко ри́би? Де́ка ги–фа̣на́?" "Ее–е, ле́спо–ј ку́ме, по́го ле́спо сӑ–ло́ват. Ќ–о́диш па–ѓо́л'о, та́мка па̣–во́ота, зе́ми ќу́по, вӑрзи–го за̣–те́бе, пу́шти го у–во́ота, сӑ–пӑпӑлпе ри́би"* [ПК,2(303)] – случај на употреба на перфективен презент, наместо очекуваната конструкција со ќе: **сӑ-нӑпӑлне риби** (м. 'ќи-сӑ-нӑпӑлне'); за ова в. во граматичкиот дел; **3.** 'проследува, дебне' ~ *тојпака ловјаши, дека ки легнат: виде ги, зашто легнаха петри аф една кулиба, и от млогу пиени ги фати тешок соп* [V,PM,94]; ~ *и кату ги зема царјут јабалките, млого ха аресал и рекла па л'удето: "карајти, моја л'уди, по реката да ловими, да пајдими коренот па тиа јабалки!"* [V,PM, 206]; во текстот што следува интерес претставува партиципната форма **ловештими** (= ловејќи) ~ *един човек ловештими са риби уф ѓол'ут, ковчегут са фатил па мрежети, го утворил: децата, ка плакале, пӑли бисер* [V,PM,268].

**ло́гуф** adj 'човек што има дефект во прстите на рацете' ~ *то́о шо́ пе́ мо́же дӑ–фа́ште;* со исто значење: *шку́л'аф* [ПК,2(68)].

**ло́дус** m 'топол, јужен ветар, зимно време го топи снегот' [ПК,2,68]; ~ *сӑ–ви́ке до́лп'о ве́тӑр шо́ ду́ уд–мо́рто: дупа́ ло́дусо, сӑ–сл'ӑја́ спе́го* [ПД,129] – од грчкиот јазик, преку тур. lodoz.

**ло́же*** impf 'става нешто едно врз друго, обично во тенок слој, реди' ~ *а–пӑложи́х ба́пицта;* ~ *у́дрипто де́к те́–ј, пӑло́ж–сј–о чу́кип круми́т* [ПК,2(68)]; – младата невеста, пред да ја напушти татковата куќа, со помош на мајка си, останува да ја **дипле рубата** (алиштата) **и да а ложе уф куфчези [ТГ,167]**.

**ло́за*** f, bot. Vitis vinifera **1.**'овошје што раѓа грозје' [ПВ(Кр)]; ~ *сритпа́ме ма́мо дӑрво буко́во[ ду–дӑрво ма́мо зиле́па ло́за[ зиле́па ло́за пикпа́ла[ и бе́ло гро́зде дӑде́ла* [ПК,2(315)]; ~ *кога́ узрелја́ха ло́зите, дофа́диши едпа́ самови́ла, па́ј–одбера́пото гро́зди тја́пака гу ја́диши* [V,PM,133]; ~ *л'у́то–сӑ ма́мо пӑл'утих[ извади́х по́ш уд–пужпи́ца[ удрежа́х ло́за уд–ко́рип* [ПК,2(315)]; **2.** 'гранка од лоза' ~ *з'е́вами ло́зит'а̣ и т'е́ сӑ удбира́пи пујпа́, пујпа, с'е́ ра́впи ло́зи* [MS,t,3].

**ло́зе** n'обработена површина на која има посадено лозници' [ПС(Град)]; ~ *ло́јста крӑј се́лто бе́ӑ, сӑ–ви́каа; Зӑткa̋мип – пе́ко: зӑт–ка́мип ме́сто, се́ лузи́па би́ӑ, ме́стто тӑка́ сӑ–ви́кше* [ПК,2(215-216)]; во Кукушко запишавме top. **Ло́јшта** (< 'Лозишта' – мн. ф.) ~ *Ло́јшта та́м би́а, ло́јшта* [ПК,2(349)]; ~ *прӑпе́чуве–се ду–едпо́ ло́зе, пӑ–тва́ ло́зе бил пӑ–по́по. По́по ќ–о́де дӑ–ко́пе ло́јсто, гле́де ади́п вӑлк дре́ме, тӑка́ а́јп дике́л' пу–гла́вӑта, г–уте́пе* [ПК,2(225)]; и: **лозјата** ~ *тога́с и те́пака ве́л'ат па́ пе́ја: "о́х, до́дипи, пи́а ти докара́хми мӑра гро́зди от ло́зјата да ја́диш"* [V,PM, 133]. сп. **Ниризи́нта** top. ~ *пут–се́лто уд–до́л, се́ лузипа би́а* [ПК,2(216)].

**ло́ј** m 'мрсното ткиво од овца, коза и сл.' [MS,s,61]; ~ *ут–сто́ка, уд–гуве́до, уд–о́фца* [ПД,119].

**ло́јно** adj 'што содржи маснотии, мрсно (месо)' [ПК,2(69)]; во Воденско **ло́јну ме́су** [ПВ(Кр)].

**Ло́јчќут Буна́р** top. 'име на место бунар во месноста **Лојшта** (< 'Лозишта') ~ *Рӑзли́вук сӑ–ви́кше, и́јше во́да та́мка, па разли́увише тӑка́. Ло́јшта та́м би́а, ло́јшта. Е, и́мше*

*спут' парú пáж'дат"* [MS,t,20]; ~ *да такá за пóјми да ја с'ăјми ашламáта на нúвата. Субúрами идúп кóш', двá, спрутú л'уд'éту, ú аргáтиту ш'ту за úмаш* [MS,t,5]; ~ *сă–стурýве áдна кúтка, áма кúтка дă–нé а–фáтиш уф–рăкта. Еми сјáа сúчките л'ýде шó бúли нă–гóсте уф–цáро; тугáј бúло нидéл'а, нă–нéрници сидéли, ќ–óот ќ–а–глéдăт* [ПК,2(270)]; и поновата фонетска варијанта: **л'уѓе** — ако прашате за некој обичај ќе ви одговорат ~ *сапким ти не знаиш! Сакиш сус нас, прости л'уѓе, неза да са бијиш* [ТГ,2]; – на прашањето: "*Чеките ли госте!*" Кумот одговара: *"За арни л'уѓе секуј пăт врата е утворна"* [ТГ,160]; ~ *јáс, óти тăнтéли плéтăх, ич нé мă вирýваа л'ýјто от нé знáм да чéтум* [ИГ,120]; **2.** изр. **мезé на л'ýјто** (= кога нечија слабост другите ја користат за оговарање) [ПК,2(150)].

**л'у-л'а-је** interj 'извик за изразување восхит, изненадување' ~ *"Мори, на који ми је,[ на л'ул'ката! Л'у–л'а–јееее![ мори на та л'ул'ка[ назлăм Сирма. Л'у–л'а–је,[ мори, јутад иде,[ калеш Андон. Л'у–л'а–је,[ мори, што му веле фудул Сирма: л'у–л'а–је [ мори, јоди Андон,[ да се л'ул'ме, л'у–л'а–је"* [ТГ,68].

**л'ул'ајне** n – на трекáта вечер по раѓањето се организира обичајот наречен **л'ул'ајне:** таа вечер ќе ги повикаат децата од соседството, на **средниот кăт**, бабицата ќе постеле потполно нова, уште **неразгрлена кожула** (на која јаката не ѝ е расечена) **и ќе го стави бебето да лежи, покрај детето ќе стават различни работи што се употребуваат при работа: пенкало, ножици, игла и сл., потоа дечињата** (заедно со *бабата*) **ќе ја фатат кошулката и ќе ја подигнат малце и ќе ја залулат** [ТГ,109].

**л'ýле*** impf **1.** 'нешто движи натаму, наваму' (обично прицврстено на една или две точки) ~ *"Уу, рéкли, шó трóпăт тúă, нé спúат, сă–вăргáл'ăт, ", рéкăл. "Уу, зимáјте вúă дéуто л'ул'áјт–о дă–зáспе, áс ќо–зéм дéтто". Гу–зúме óна дéтто, гу–л'ýле, лижáла прă–нéго* [ПК,2(299)]; ~ *мори, јутад иде,[ калеш Андон. Л'у–л'а–је,[ мори, што му веле фудул Сирма: л'у–л'а–је [ мори, јоди Андон,[ да се л'ул'ме, л'у–л'а–је"* [ТГ, 68]; **2.** – **(сă)** ~ *и мóстут тăкá сă–л'ýл'ше, да нă–субóре. И ут–тáм, úмше едúп Тýрчин – прăвикá: "Брée, пусéјте млáата нивéста, мóстут ќи–пáдне"* [ИГ,118]; ~ *сăбáјлинто нúа, нă–усăмнá на–Димúр Исáрско мóс у–Бугáрја. Кá дујдéме на–Струма дă–зăмúнме мóсто, сă–л'ýле* [ПК,2(290)]; **3.** 'се бранува (пр. езеро, во случајот **ѓол'**)' ~ *пе-тнáјсе дéна нáшите брáте[ петнáјсе дéна жúви жáби јáли[ жúви жáби јáли и ут–тăрски цвóлци[ тóпуве пýкат, Ѓóл'о сă–л'ýле* [ПК,2(290)].

**л'ýлак** m 'боз, градинарски, не е лековит' [MS,s,62].

**л'ул'ка** f 'специјална направа во која се лулат малите деца за да заспијат' [ПС(Град)]; [MS,s,62]; во Воденско: **маáл'ка л'ýл'ка** 'лулка за мало дете, закачена на таванот' [ПВ(Кр)]; но на празникот **Ѓурѓрв-дин л'ул'ајнето** влегува во славјето: откако ќе се соберат среде село, пред да почнат **оро да играат,** ќе се избере некое погодно дрво, во с. **Бугуројца** има големо, старо дрво до самата селска чешма, и на него се **л'ул'ат**. Прво се **л'ул'ат** момци, а потоа девојки, жени, деца, па и старци; додека се **л'ул'ат** пеат песни, ако се **л'ул'а** девојка се пее следнава песна: *"Мори, на који ми је,[ на л'ул'ката! Л'у–л'а–јееее![ мори на та л'ул'ка[*

*пазлăм Сирма. Л'у–л'а–је,[ мори, јубличела,[ шарен фустан, л'у–л'а–је"* [ТГ,68]; изр. **л'ул'ка играат** (= кога некои се вознемирени, неспокојни, исплашени) ~ *пáмнум и дрýго, сé уф–нáс чéтта а–нусувáа... Нă–дрý-мут ќ–óот дă–ј–прăчéкат, зă–дă–дóјдăт уф–нáс. Чúко пă ќи–брáне кучúнта дă–нé лáат. Дур дă–ј–прăчéке и сéлто ќи–сă–бăстúсе. Мóре, нé спúат тáа вéчăр. Л'ýл'ка игрáат сúте* [ПК,2(294)].

**л'у-л'у-л'у-уу!** interj 'со овој извик децата-овчарчиња ги истеруваат птиците од грмушките и со помош на грабливата птица **рел'о, која што кружи, ги убиваат** (птиците)' [ТГ, 389].

**л'упе** (и: **л'упи**) impf 'симнува кора (лушпа) од нешто, може со нож, но не мора (пр. портокалот ***сă л'упи ус–рăце***)' [ПС(Град)]; исто и **чиничката:** – пченката **не се л'упе** на нивите, туку ќе ја дотерат в село, на определено за тоа место, и тука се л'уште. Додека не се собере сета пченка – **не се л'уште.** Ако некој **заустане** (задоцне) во брањето, ќе му помогне некој што **дубрал** [ТГ,290], в. **л'упите.**

**л'упејне чиничка** n 'кога на класјето од пченка им се отстрануваат лушпите' – селаните се помагаат еден со друг на тој начин што, според потребата, работат еден ден заеднички кај еден, а утре кај друг, тоа се вика **на заим. На заим** може да биде **купајне** (пр. лозје), **прашејне** (пр. окопување на памук, **чиничка**), **чиничка брајне, жнајне, сусам брајне, бубаќ брајне, чиничка л'упејне** и др. [ТГ,327].

**л'ýпка** f 'тенките лисја со кои е завиткан класот од пченка се викаат **л'ýпки** (една: **л'ýпка**) [ПК(Гр)].

**л'ýрка** f 'вид машка (горна) облека, ја носат овчарите, ако е кратка ја викаат **забан'** [ПС(Град)].

**л'ут** adj **1.** opp. на 'благ', пр. ако содржи алкохол: ~ *сијала мома црвена лоза винова,[ ја уд лоза си црвено грозде јубаво,[ ја уд грозде си црвено вино јубаво,[ ја јуд кумијна л'ута ракија јубава* [ТГ,156]; (но пиперот е **пăрижлúф**, односно **пăрлúф**); **2.** 'отровен' (во синтагмата **л'ýта змúа**) ~ *тáа змúа úма нóго сúлин зúир* [ПК,2(69)]; ~ *л'ута змија бркат,[ л'ута ми л'утица,[ рибник да ја праваш,[ рибник ми јангулник* [ТГ, 329]; **3.** 'со силно дејство (непожелно)' – сп. **л'уто месо** кај некои риби, што не е пожелно да го јадат луѓе со нежно здравје, такви риби (во Дојранското Езеро) се: **црвеноперка** (има црвени перја), **платица** (слична на црвено-перката само поголема), **турна, јангула, бубупан** и др. [ТГ,391]; ~ *ут–пéпăлта, ти тýка ни–сă–скăпýвăт, прăстуто. Пéпăлта–ј нóго л'ýта, усóбăно та ут–шпóрăт пéпăл, нáј–л'ýта–ј* [ПД,148]; **4.** 'лош' ~ *и óни óдма му–се–нафрлиле на–малéчкото кýче. Арно áма тóа бúло нóго л'ýто и сúте офчáрски кучúн'а са–разбегáле* [ВГ,М(273)]; ~ *цăрнодреха беши млогу л'ута, братите ú си бојаха от неа и не можаха на нéјната гóра да стăпнат, ама тјанака как сакаши, чинеши* [V,PM,50]; **5.** 'многу кисел' – откако ќе се источи виното, комињата се става покрај огин **да са запале;** по неколку дена таквата, **запалена комиња** се истура во корито во кое се додава чиста вода и така се добива **уцет** (киселина). Овој оцет веднаш не е толку **л'ут** (кисел), но по месец-два станува како **биле (есенција)** [ТГ,354]; **6.** fig. **л'ýто врéме** (= многу студено време во зимски период) [ПК,2,70]; сп. во Воденско: **л'ýту (лáдну) дéн** [ПВ(Кр)].

**Л'утви Дере** top. 'дол, река во кон-

текст со тур. име Л'утви' (именска форма, изразува посесивност без наставката -ов) - според турски образец, Драмско [ЈИ(СД),151)].

**л'утéн** adj 'тој што не сака да разговара, што е налутен' ~ *кату са научиха граждáните нéгови и комшúите, са почýдиха дéка да е добúл...толку стóка. Кату чý брáт му, кóлку бéше л'утéн на нéгу, óшти пóвики си разл'ути* [V,PM,16] – во контекстот комплетивна реченица се воведува со сврзниците 'да' и 'дека': **са почýдиха дéка да е добúл ...толку стóка.**

**л'уте (сă)*** impf 'искажува нетрпеливост, омраза' ~ *óде уф–грáдо, тáм на–аптéкăта му–дáвăт лéк. И рéкăл н–аптикáро: "Сéа тúа ќи–дóт, адни двýјца дýши, áс ќи–м–дáм. Тú нéма дă–сă–л'ýтиш* [ПК,2(231)]; ~ *тó–ј пăл'ýтин зă–нéшто нă–мéне, ми–сă–л'ýте и нé ми–гувóре, на-мýртин óде и нéма маабéт уд–нéго* [ПК,2(70)].

**Л'утец** top. 'име на рид во Кула, Серско (со остри страни, непошумен)'; fig. од л'ут + суф. -ец [ЈИ (СД),150)].

**л'утúца** f, zool. 'многу отровна змија' [ПД,124]; ~ *л'ута змија бркат,[ л'ута ми л'утица,[ рибник да ја прават,[ рибник ми јангулник* [ТГ, 329].

**л'уто** adv 'злобно' ~ *л'ýто–сă мáмо пăл'утих[ изведúх нóш уд–нужнúца[ удрежáх лóза уд–кóрин* [ПК,2(315)]; ~ *мајка мен ме л'уле, Стујан,[ јазе се си плакум.[ Тоги мајка мен ме, Стојан,[ л'уто праклăнала,[ л'уто ме пракăлна, Стојан,[ песна ми пејаќи* [ТГ,200].

**л'ýтос** f 'лутина, злоба' ~ *тогáс кадúата му велú сос л'ýтос за да гу оплáши, да га остáви женáта: "а бре беззакóник, зашто пристăпкаш закóнот"* [V,PM,12].

**л'ýште*** impf 1. 'ја симнува кората од нешто' ~ *л'ýштум јăбýлки*; 2. **'ја симнува покривката (лисјата) од класот на пченка' – чиничката** (пченката ) ќе ја дотерат в село, на определено за тоа место, и тука се **л'уште** [ТГ,290]; 3.. fig. 'приграбува сé' ~ *мă–изл'уштú, мă–устăвú ус–прăсто уф–ýстта* [ПК,2(70)].

**л'ăга́ло** и: **лига́ло** n 'место направено пригодно за лежење (за човек или животно)' ~ *сáа ќи–мо–нáјде лиг`лто нă–кóруфто кýтре* [ПК,2,68]; ~ *сă–вúке дéк лéже чувéко, дéк си–пучúнуве, а повúчке зă–кукóшки вúкуме: нă–л'ăг`лто лéжăт* [ПД,119].

# М

**ма** conj < 'ама' (за спротивност) ~ *т'ењџ'ирáта сăс ш'ирóпу, ја тýрнувá-ми на врằх баклавáта, сă натуп'óва и фáш'тами ... да јид'éми; ма ш'тó за јид'éми?* [MS,t,8].

**маа** (и: **маје**, **маха**) impf **1**.'со брзо движење на раката фрла некој предмет, мава' ~ *излизéла мóма, мóма Катирúна [ двóри дă–измéте, двóри рáмни двóри [ двóри, рáмни двóри, рáно укул–зóри [ já уд–дóлу лýдо млáдо сúва кóјна вјáе [ сúва кóјна вјáје и рằка ин–мáје* [ПК,2(328)]; **2**. 'ги движи рацете наваму, натаму' ~ ако плаче детето штом ќе се роди, народот верува дека ќе биде работливо, ако покрај тоа и со рацете **маје** ќе биде **сербес** (дрско, луто и "дигноглаво"); ако детето веднаш по раѓањето отвори очи – веруваат дека ќе биде **ачик-ѓозли** (т.е. бистро, снаодливо) [ТГ,106]; **3**.'испраќа некакви сигнали, правејќи одредени движења со глава или со рака' ~ *и тóзи стрáх–му–е дă–сéдне, се бóе, вúке тáа: "Не бóј–се, не бóј–се, – мáа–му су рằкăта – услубóди–се мáлко"* [BK.284]; ~ *е мадам така е, и јазика за тебе дојдох. Не чинам кабул, тој стар прафтју да ми намига сос окоту и да ми маха сос главата* [V,PM,78]; **4**. – **(се)** 'се тепа' ~ *се буриjа, се мајаја цал ден ду пладнина...[ се излажа Ванѓелина, удрила на негу,[ си удрила, Ванѓелино, али не го секла* [ТГ,41] – во контекстот имаме 2 посебности: прво, употреба на адверсативниот сврзник **али** 'ама, но': **удрила, ..., али не го секла**; второ: формата на л. ж. име **Ванѓелино** (во функција на субјект) напомнува на м. род: **си удрила, Ванѓелино** [ТГ,41] – објаснување за ова гледаме во аргументот дека категоријата род (како што веќе истакнавме) во овие говори, не функционира нормално; **4**. изр. **ми-сă-мáа глáфта** (= ми се врти свест, губам рамнотежа) ~ *шó–бúве ус–мéн кóј знáа, кá ќи–стáнум ми–сă–мáа гл`фта, нă–мóш д–óдум* [ПК,2(177)]; в. **махне**.

**м'ạ** pron **1**. 'кратка заменска форма за директен објект од **јас'** (наместо 'ме') ~ *пулéк, пулéк мáјка м'ạ нарáсти, м'ạ пýсна и на ш'кулóту* [MS,t,87]; ~ *му вилú: "jác т'éб'ạ млóгу т'ạ милóвам и за м'ạ éзмиш' за ж'éна?"* [MS,t,83]; ~ *"áку úш'тиш' тú да сă примóлиш'... áку м'ạ устáи мóга за да дóјда"* [MS,t,83]; ~ *утúдуха, пúтаха: "тó ч'ýка на пóртата?" – "jác сă идúп ѓеч'кинџ'úја, м'ạ ни ш'т'éти тóс в'éч'ер...?"* [MS,t,15] (во претходниот пример интересен е збороредот: негацијата доаѓа по кратката заменска форма: *м'ạ ни ш'т'éти тóс в'éч'ер...?*"); **2**. 'кратка

заменска форма за индиректен објект од **јас'** (наместо 'ми') ~ *арасла́нут вилѝ на лиш'ѝцата: "гу гл'е́ндаш' то́с ч'уфч'ѝја м'ạ разбѝ пуѕ'ӑ̀т'ạ"* [MS,t,77]; ~ *му вил'а́т: "ш'о́ ха ѝш'тиш' смокфат'ạ сӑс т'е́б'ạ на-бу́п?!" "м'ạ-и стра́х да ми-ха пи е́змити!"* [MS,t,86]; ~ *та́тку м'ạ има́ш'и пукална́нт, да бѝх ста́нал мага́р'ạ, с'ӑ̀ м'ạ пру̀стѝ та́тку* [MS,t,55]; – во последниов контекст истава форма **м'ạ** еднаш е во функција на директен, а друг пат на индиректен предмет; освен тоа присутна е глаголска конструкција од **има, нема + гл. придавка** и тоа во првичната форма кога придавката се сложувала со предметот на кој се однесува: **м'ạ има́ш'и пукална́нт** (место 'пукална́нто').

**ма-а** (**ма·**) pron 1. (добиено со асимилација и контракција < **му** 'кратка заменска форма за индиректен објект од *тој'* + **ја** 'кратка заменска форма за директен објект од *таа'*) ~ *па ва упитвајне сиљајпту ми ричеа оти сеа Вардар ма–а затпал устата па Кара–азмак* [МЕ(Р),77]; ~ *кӑжсаа па́ште бижа́нци: се́куј дӑ–си–тӑргне бра́зда, дӑ–пе́ му–о́т бижа́нците, дӑ–пе́ ма·–о́рӑт* [ПК,2(223)]; ~ *идпӑш сӑл утипаа идно, и па то сӑл кожста маа издраа* [МЕ(Р),77]; 2. (< **ми** 'кратка заменска форма за индиректен објект од *јас'* + **ја** 'кратка форма за директен објект од *таа'*) ~ *В`пто ма· зима́ тӑтра́ткӑта;* ~ *кпи́шкӑта ма· пе́ма;* ~ *ма· пạјде́* (= ми ја најде) [ПГ(Фур)]; ~ *ма́а (м`) пӑпрӑвѝ* (= ми ја стори) [ПС(Град)].

**ма(а)да́ф** (и: **маадѐ**) conj, praep 'освен, само што' ~ *дру́го пе́ рӑбо́тше маада́ф шо́ тка́јше* [ПК,2(72)]; ~ *вијӑ му сӑ по–гулемите тукмечки. Од пих мадав имӑ ошӑ идпо пешто... је ӑпгӑријтӑ* [МЕ(Р),89]; ~ *пи идеп до сеа пема зепо да паписа за пего пешто повеке, ут то мадаф* [МЕ(Р),69].

**маабе́т** m 1. 'разговор' ~ *де́к д–о́де се́ ус–ме́п мо–ј маабе́то, се́ ус–ме́п сӑ–чеше* [ПК,2(193)]; – тогаш девојките одат на **пупретка**, на **мабет**, на **чиничка чукајне** и се веселат по цела ноќ [ТГ,12]; 2. изр.: **маабе́т дӑ-нӑпра́ве** (= да поразговара) ~ *зе́ а́дпа спа́а ус–гӑ̀зо а–зӑтво́руве вра́тта, пе́ зпа́а ус–а́јп чуве́к маабе́т дӑ–пӑпра́ве* [ПК,2(205)]; ~ *устӑпа́х са́ма уф то́лкува кӑ̀шта, кут–сурту́к, пе́ма ус–ко́ј маабе́т дӑ–пӑпра́виш* [ПК,2(172)]; **нечис маабет** (= разговор во кој се мешаат јазични (дијалектни) посебности ~ *та́м, уф–Мура́рци, пạјде́х кулу седӑмпа́јсе–усумпа́јсе кӑ̀шти кулиша́пе. Ус–пѝх пạправѝх ма́лко маабе́т, а́ма пе́чи́с маабе́т. А па́јпо́го мӑ–ариса́ уф–Лагаду́па* [ПК,2(308)]; **маабе́т не́ма уд-не́го** (= се кажува за човек што неволно и малку разговара) ~ *то·–ј пӑл'у́тип зӑ–пе́што пӑ–ме́пе, ми сӑ–л'у́те и пе́ ми–гуво́ре, пам́уртип о́де и пе́ма маабе́т уд–пе́го* [ПК,2(242)]; ~ *сидпа́л та́м кут–ђуму́к, маабе́т пе́ма уд–пе́го; мӑ̀кӑм вѝкиме пӑ–живути́пте, кучи́па ѝма пе́куј мӑ̀кӑми шо́ а́пат* [ПК,2(243)]; **маабе́то дики́ш не́ ти фа́ште** (= се кажува за човек што води несериозни разговори) ~ *шо́ са́киш л'у́јто дӑ–тӑ слу́шạт ко́га маабе́то дикѝш пе́ ти фа́ште;* со слично значење: **маабе́то мо-ј бл'у́ткаф** ~ *ка гуво́риш кла́в–му ма́лце со́л' пӑ то́о маабе́то, пѝм дạ те́–ј бл'у́ткуф;* **ми-ва́де маабе́те** (= измислува и шири навредливи работи) ~ *ба́че сӑ–пӑл'утѝл ус–п'а́а и пӑ ме́п ми извадѝ*

*маабе́те* [ПК,2(175)].

**маабитчи́ја** m 'човек што многу сака да зборува' [ПС(Град)].

**маадé** n 1. 'стомак', сп. го изразот: **му пуно́се маадéто** (= може многу да изеде) ~ *éј гу ја́дишто, пéк ја́де, а́к му пуно́се маадéто;* 2. fig. 'душевна расположба': **му-пуно́се маадéто** (= поднесува, прифаќа некои недобри работи) ~ *нé зна́м, ка́ мо́жат нéкуј да-зи́мат чу́здо! Ка́ им пуно́се маадéто ко́ј зна́а?* [ПК,2(178)] (од тур. mide 'желудник').

**маадéм** m 1. 'место од каде што се копа руда, рудник' ~ *уд-маадéмо ва́дӑт вӑ́глине;* 2. изр.: **тóо нé-ј маадéм** (= се укажува дека нешто е во ограничена количина и дека не смее да се троши безразборно) ~ *шó си-зӑгрӑба́л тӑка́, тóо нé-ј маадéм, пу-ма́лчко, зӑ-си́те д-и́ма* [ПК,2(72)].

**ма́(а)дӑм** 1.adv 'божем' ~ *ма́адӑм óна-ј сӑјбу́кӑта, ка́-ј зӑдӑва́ла кума́нди... ма́адӑм ти́ мӑ-ра́ние* [ПК,2(72)]; ~ *пу-пӑ́то: пӑро́т, пӑро́т, глéјш чувéк умрéл пӑ-пӑ́то. Бéгӑт, ма́дӑм Ту́рци и́дат, ќо-уста́вӑт пӑ-пӑ́то у́мрин чувéко, жéна-би́л, мӑ́ш-би́л, дéте-би́л, шó-дé-ј, г-уста́вӑт* [ПК,2(283)] – случај со нарушена конгруенција, резултат на нестабилноста на категоријата род: **жéна-би́л...** (за едно друго, несоодветно толкување на односнава појава в. во граматичкиот дел, но и во др. примери во **Речников**); 2. part 'нели, ете' ~ *уф-Сики́рник и-стрижа́ли о́фцте, ја́рна, éсипо врéме прудде́ли вӑ́лна, слубо́дно ма́адӑм* [ПК,2(292)]; ~ *тӑкво́ бéгне дӑ нé-да́а го́спо. По́л'то го́рше. Сно́пто пу-ни́вте ги-згурéли. Лéбо гу гурéли, жи́тто. Ма́дӑм уф-жéтва избига́ме, ба́ш у-жéтва* [ПК,2(283)]; 3. conj 'штом' ~ *тога́с жена́та му вели́: "é, ма́дам така́ е ра́ботата, мӑ́жу, и́ди на Ста́мбол да си ви́диш ра́ботата, а́ма ско́ру да до́јдиш!"* [V,PM,18]; ~ *си́га ни пра́ими ино́ш' на та́с зил'éпата тр'ӑ́ва?, ж'ина́та му вили́: ма́дам ти и́ш'тиш', да сто́рими ту́ка!* [MS,t,78]; ~ *и как гу виде от срешта оити, ча е бил јунак он, што га зема момата му, без да му чини ништо, му рече: "ади ајол мадам, таков јунак си, аку га зема момата ми за тебика, халал да ти е"* [V,PM,77]; ~ *вели на неа: "мадам така ти речи, мајко, царјут, да ми кладеш петри аф една копанка и да ми фăрлиш петри на морету!"* [V,PM,89]; ~ *е мадам така е, и јазика за тебе дојдох. Не чинам кабул, тој стар прафтју да ми намига сос окоту и да ми маха сос главата* [V,PM,78].

**мааза́** f 'просторија во која се сместени различни работи што потоа се носат в продавница, магазин' ~ *уф-Бо́нуфта мааза́ и́мше ут-пи́ле млéко* [ПК,2(72)]; ~ *сé си-искажа́л óн: "пиши́н – рéкал – га-убр`ме маза́та. Е шó кула́ј најдéте: катра́нин каза́н тури́те, та́м да-прапа́дне уф-каза́но"* [ВД(Н),280].

**маана́*** f 'негативна особина, недостаток' ~ *чувéк шó-ј нóго лимóн-тӑбитли́а, нóго мааиі́ нóжде, сé нé му сӑ-арéсуве* [ПК,2(205)].

**Маара́та** top. 'место, има пештера', турцизам, Зилјаховско [ЈИ(СД),151)]; основно значење: 'широк, рамен простор, пасиште'; сп. **мера**.

**маасара** f 'опкружување со војска на место што треба да биде усвоено, блокада' [V,PM,373].

**магази́а*** f 'склад во кој се чуваат ствари'; сп. **мааза** ~ *та́мо седна́ около двé мéсици; сéтн господа́рот излезé на магази́ата, му направи́ дéсет кора́би, ги напӑли́ сто́ка* [V,

РМ,13]; ~ *влезоха на една магазиà, му вел'ат на траговецот: "кири господине, нашиот базирѓанин сака има пи тепко кату камуха, штото мăра драмови да има, млого пари да сече"* [V,PM,177]; ~ *катандјá дојдé рéт, извадú тел'áл да продáва магазúата му, пак тóј гу вúка тел'áлот на хáпот и гу пúта: "чúа магазúа са продáва?"* [V,PM,15]; ~ *пáк ги закл'учú магазúите, бéз да зéми еднá дукáта нúшту* [V,PM,21].

**магáр'ạ** (и: **мăгаре**) n, zool. **1.** Eqquus asinus 'товарно домашно животно, се користи како замена на коњ, помало с, има долги уши' ~ *имáш'и инó магáр'ạ Настрадúн–хóџ'а, имáш'и млóгу длăгу вудúло* [MS,t,55]; ~ *сă вăрна назáт' да вúди, ш'ó да вúди : идúн пóп сăс иднó магáр'ạ јахнáнт и вравú пăнт'ут* [MS,t,70] – во контекстот има беспредлошки додаток за место: **вравú пăнт'ут**; ~ *Иринѓјóт ни имáш'и магáр'ạнта* [MS,t,48]; ~ *и стáнах на–ýтринáта, имáх идúн братуч'éнт тукá, имáш'и дв'ă магáр'ạнта ... и утúхми дур у Лагадúна* [MS,t,3]; ~ *úш'ти ... друк да бóцка кóрин'ạ, ... друк да кáра вóда сăс кóн'у и сăс магáр'ạту* [MS, t,5]; ~ *оттамо пак а зема двете магари, отиде на друго едно место, си и фатил на един бăлгарин, чорбаџиа многo, да носи на нивите му ѓубре сос двете магари* [V,PM,180] – случај на проширена употреба на наставката за множина **-и** и кај именки од среден род (**двете магари**); **2.** 'дрвена направа на која се ставаат дрва кога се сечат' [ПК,2 (204)]; **3.** изр.: **нé сă кăчúл нă-мăгáрто, нóјсто ги мáа** ~ *óште нé знáа кá ќе–ј, шó ќе–ј рăбóтта, сă–фáле кут де–ј гутóво* [ПК,2(181)]; **нé нă-мăгáрто, тă нă-сумáро** (= се кажува кога казната не е управена кон вистинското место' ~ *нéкуј шó–ј–крúф нé о–кạзнýват, óт–еј пó–јáк, ил'–нă пó–бугáт, тýк ќо–кáзнат нă–дрýќоо, шó–ј пó–мúрин, ил'–нă пó–слáп* [ПК, 2(180)]; или: **нă-мóжум нă-тéбе, нă-жăнá-ти ки-врéвум** [ПД,138]; **áту-вуто сă-рúткăт, мăгăрúнта уддéвăт** (= кога моќните се конфликтираат тогаш слабите ги поднесуваат последиците) [ПД,137]; **мăгáрто уд-зóп нéк ýмре** (= се кажува кога некој ќе касне нешто убаво, или ќе се напие малку повеќе) [ПК,2(178)]; **ýмрăно мăгáре уд-вăлк нé сă-бóо** ~ *тóо сă–вúке зă–нéкуј чувéк шó имáл нéкуј тишкутúј, нéкуј мăки дăлго врéме ус–нéкуј, сјáа гáаре утрăпнáл, сé еднó мо–ј шó ќи–бúде* [ПК,2(204)]; **мăгáрто нă-свáдба о-кáнăт вóда дă-нóсе** (= се кажува кога некој е повикан, односно вклучен во извесна работа, но само за да им заврши нешто на оние што го повикале) [ПК,2(178)]; **уд-мăгáре ќи-пáдне чувéк пá ќи-с-удмóре** (= реакција на човек кога му се врши притисок за да продолжи да работи, иако е уморен) ~ *пúм сă–вáрки тóлко, уд–мạгáре ќи–пáдне чувéк, пá ќи– с удмóре* [ПК,2(204)]; **нă-кýсо мăгáре ќи-мă-кáче** (= многу ќе се лути и ќе ме кара) ~ *глéј дă не о–рăсúпиш, зéр мáјк–ти нă–кýсо мăгáре ќи–тă–кáче* [ПК,2(184)]; или: **нă-кýсу мăгáре гă-кăчúа** (= ја посрамотија).

**магаренце*** n, zool. dem. од **магáр'ạ** (и: **мăгаре**) ~ *"Ја го дедо Бужиќ иде сус криво магаренце; ки ти дунесе: бобо, дулама, папуци, фес сус пискул'. Ако не молчиш, ка ки чује оти плакиш, ки са пал'уте и не ти дунесуве ништо!"* [ТГ,84]; ~ *питала мајка и: "Зашто немум братја, мале?" – "И, керко! Ти имише девит братја, ама бегаа". Момата рекла: "Ќ–одум. ки и*

*палам, дајти ми магаренцето, и кученцето што збруве!"* [V,PM,269]; ~ *утипáни óни ут–сéлуто и–извадú-ја.. И свăлúја дóле, и–клăдéа нă–кушлýкут, вóнка тăкá, трите вујвóди шо беа. Пуминáме су–тá-тку–ми нúе су–ăднó мăгăрéнце* [ВЕв, 298].

**мạгạрéшка вóса** f, zool., Vespa crabo 'тенкокрилен инсект, од родот на осите, но поголем, стршел' [ПК,2 (72)].

**магарешки** adj 'в. **магарјув**' ~ *и тојнака отиде, си примоли на Бога и му вели: "дај ми Боже, едно чедо, та нека е магарешка глава!"* [V,PM, 88]; ~ *и стана от таму, киниса та дојде на дома си, на магарешка глава му вели: "ох синку, не ти вел'ах јазе, таја работа не бива?"* [V,PM,89]; ~ *нéко· дéтинце уд–нéго рóдно, и сјáа цáро кá ќо·–зимáл до·–нóсе нă–грóбо, сé јабýлкта а тăкá му сă–чинувáла нăд–нéго. А нă кá –ќ дујдéла та·, цáрицта – ѓýпката, нă–н'а· мăгрéшки лáјна ú дạвáла* [ПК,2(259)]; сп. уште: **мăгăрé-шки инáт** (се кажува за некој што многу држи до своето, па дури и кога не е во право) ~ *тúạ úмат мăгăрéшки инáт, ич нé чéки дă–дó-от* [ПК,2(178)].

**магарешки јамбалаќ** m 'силна настинка кај децата' – се лекува на следниот начин: ќе се земе кромид, семе од црна метла, 3 лажици зејтин, *јамбалаќови билки*, квасец, ќе се скрши едно јајце, малку ракија и сето тоа ќе се измеша и загрее. Со таа смеса ќе се намачка целото тело на детето. Ако по сето тоа детето се испоти и заспие, значи дека **јамбалаќот** ќе помине. Освен **магарешки**, има уште **жăлт** и **обичен јамбалаќ** [ТГ,128].

**магарéш'ку кајвé** n 'печено кафе помешано со 'рж, јачмен'; подбивно: **карамáрску кафé** [MS,s,63].

**мạгạрештáр** m 'човек со долни квалитети, морални, воопшто, а и полови' [ПК,2(72)].

**магарјув** adj 'нешто што се однесува на магаре' ~ *и богатјувата мома, кату беши заспала и баилдисана от она вода, тогас си разбудила и вели: "мари сестру, на това магарјув цар пусти пиштел са чуи дур тука"* [V,PM,72].

**мạгạрúца** (и: **мăгăрúца**) f, zool. Equus asinus 1. 'женско магаре', в. **магáр'ạ;** voc. **мăгăрúцо,** чл. **мăгăрúцта** [ПС(Град)]; 2. изр.: **рăспáсна мăгăрúца** (= неморална жена) ~ *тạкá сă–кạжýве нă–нéкаа жéна шó нé–ј кăштóвница, шó óде ус–мăже* [ПК,2(191)]; **тăрче кýту нăрле прăт мăгăрúца** (= се кажува за личност што нема трпение, што се избрзува, што ги прекинува другите во разговор и сл.) [ПК,2(200)]; **куту мóкра мạгạрúца** (= личност без авторитет, исто се кажува за некоја срамна ситуација) ~ *бигá, áма сă–вă-рнá куту мóкра мạгạрúца* (станува збор за девојка што го напуштила семејството, а потоа се вратила) [ПК,2(171)].

**Магаришти Кукул'** top., 'пат во Драмско' (присуство на архаичната наставка **–ешти: магарешти** (м. 'магарешки') ЈИ(СД),155)].

**магáрка** f 'женско магаре, магарица'; сп. **парлúца** [MS,s,63].

**магáрч'ạ** n (dem.од **магаре)** ~ *си кýп'ạх инó магáрч'ạ, си кáрахми дрăвýш'ки* [MS,t,1].

**Мáгда** 'ж. л. име запишано во Кукушко' ~ *гувóре Гóце Пéтров, сúн на бáба Мáгда. Рóдин сăм ут–тýка, ут–дóл сă–мóјте* [ПК,2(304)]: исто така и во Гевгелиско како варијанта на **Магдалина** [ТГ,114].

**маги(ј)а*** f 'натприродна сила со која

**магесниците** "прават" чудни, обично лоши работи' ~ *му вели на катарџиата: "господине, тинака сос един сахан манџа, што насити фрет аскерот ми, това беши магиа; туку сега сакам сос един чадăр да покриеш фрет аскерот ми"* [V,PM,79]; ~ *и тјапака зема нејното корапче, влезе аф морету, сос магиите га најде Џăрнодрехата, дека и седјала сос мăжо ú* [V,PM,53]; ~ *жената и била многу умовитна: знаиши, ча на уврејската книга е писано, кој увреин да можи човешко сăрџе да открађи, да стори магиа, да баи, сите христиани да си одавјат на морету* [V,PM,193]; – *"Ади, јазе за сторја враговчини, тја сама да дојди!" И така неговот маштех стори магии, та момата халваџијчето гу зал'уби* [V,PM,201]; ~ *и увреинот, кату зема от прасинто сăрцето, стори магиа и бајан'е, да си одавиха сичките добиџи* [V,PM, 194]; – спроти празникот **Ѓургевдин**, домаќинката ќе земе во "скут немирено' бело просо и ќе го *прасеје целиот двор* и ќе ја биколи куќата. Некои, освен што ја **прасејват** куќата со просо, уште и ќе ја "опашат" со бел памучен конец, верувајќи дека на тој начин ја прават куќата непристапна за **магии** и **лушутии** [ТГ,64].

**Магилата** top. 'високо место' (од **могила** - со акавизам), Драмско [ЈИ (СД),155)], в. **могила**.

**маглиќа** f в. **мăгла** ~ *и змиéта заспá на мóмини скóта. И заминá мáлко врéме, и са подáде мáлку маглиќа и вăрвјéше насáм, и момáта н'áхтја да гу пурýка* [V,PM,260] – во Долновардарско секундарниот ер се рефлектира во **ă** (**мăгла**), во **маглиќа** имаме **а**, што е резултат на неинтензивниот изговор на неакцентираното **ă**.

**магнит** m 'специјален челик којшто има особина да привлекува парчиња железо, никел' ~ *они удриха топузката на земјата, кал'а са чини висок, момата га откинаха, али момата са и вăрнала насат да гу види пак, каков деф беши. Тојнака заедноч га исмрăкна, га зема кату магнит* [V,PM,64] – во контекстот забележуваме 2 посебности: рушење на категоријата род (**кал'а висок**) и употреба на сврзникот **али** со адверсативно значење (*га откинаха, али момата са и вăрнала*).

**Магýшува Рýпа** top. 'пештера во месноста **Рýпите**' (присуство на архаичната лексема **рупа** 'дупка' (како апелатив ретко се среќава) [ЈИ(СД), 155)].

**магă** f в. **магиа** ~ *слăнџăто сă ч'удило, што да прави, утишло на ăднă магăсницă. Казал хи, чи угодницата му го оставилă, и хи сă молил, да стори магă, што да му сă моли, пак да го зăмă. Магăсницата сторила магă...* [V,PM,288].

**мада** conj 'ако, иако, макар' – на полноќ, кога е **никује доба** не треба да се излегува надвор бидејќи тогаш крстарат лошите духови. За да се спаси човек од нив треба да се крсти или да светне со нешто, во таков случај лошиот дух бега, **мада** е *самјут крив–ѓавол* [ТГ,11] – празноверие.

**Мадема** top. 'старо наоѓалиште на железна руда' - тур. madem 'рудник', Драмско [ЈИ(СД),155)].

**мадăно** vok. (игра на зборови, како парник на 'кадăно': **кадăно, мадăно**) ~ *óде да–мăлзе кáдăнта вéчарта бúвул'цта. "Кадăно, мадăно, шó ти кáде уддóл"* [ПК,2(234)].

**маéпса** pf 'со помошта на "тајни сили" направи некој да изгуби контрола, **маѓепса**' (празноверие) ~ *вич'ăрóт си л'éгнаха; пустрид'á вéч'ăр бáбата ја маéпса ж'инáта* [MS,t,71].

**маесна*** f в. **мајеш'ница** ~ *така кату на многу кахăр што си наваши кралицата, ету един ден едни ѓупки* **маесни** *шетаха по градот, та проминали приз кралицата* [V,PM, 133].

**Маждревката** bot. Fraxinus ornus 'растение, вид дрво'; во Серско се јавува како топоним: 'месност според името на дрвото **маждревка**' Серско [ЈИ(СД),155)].

**мáж'и*** impf **1.**'става тенок слој одозгора на нешто, мачка' ~ *мáж'ам сăс вáр фтисó* (= ѕидот го мачкам со вар); ~ *мáж'ам сăс лáт' кур'éму* (= си го мачкам со маст стомакот) [MS,s,63]; ~ *такви папуци да ми направиш, што се мажат буја, уд четири митилика една кутијка, и да лăскат, сус високи тупуци* (потпетици) [ТГ,134]; ~ *ако нé те лúче, лúце[ к'и те мáжсам смóла и катрáн[ к'и те пéчам, лúце, на лéтно слăнце* [ИГ.107]; и: **маи*** ~ *и когá га вúде самовúла, га фати, га бацá, ката дéн гá чéшиши, га мáиши, кату кéрка га úмаши* [V,PM,133]; **2. маза** 'допира' ~ *кату са борјаха, едната змиа падна, са оклава, другата пак зема една трјавчина, ја маза по устата на оклаванта змиа и ја ожсувјала* [V,PM,216].

**мазúлу** n **1.** 'мачкање'; **2.** 'масажа' [MS,s,63].

**мáзна** adj, m || f 'со рамна површина' ~ *мáзна прăс* 'измазнета земја' [MS, s,63]; – случај во кој родовата опозиција не функционира. Некои научници во ваквите примери гледаа остатоци од крајниот **ер**; мислиме дека тоа е резултат некомплетни сознанија за разнишаноста на категоријата род во долновардарските говори – впрочем за ова поопширно во граматичкиот дел.

**мáзне** impf **1.** 'израмнува нешто' (пр. земја) ~ *зăмáзн'аа тáа писóкта;* **2.** 'гали, милува', изр. **ус-пéро о-мáзне** (= му ги исполнува сите желби) ~ *вúạ грăждáне дéцта ус–пéро и–мáзните* [ПК,2(206)]; **3.** – **(сă)** 'си го дотерува лицето, си ја чешла косата' (да биде **мазна**) ~ *нáшта мóма кá сé–ј зăмăзнúла, чúниш нă–глéдне ќ–óде* [ПК,2(72)].

**мạзнéјко** m 'човек што лицемерно им угодува на луѓето' [ПК,2(72)].

**мạзнýл'ка** f 'жена што лицемери' ~ *тă–лăже, ним ú вирýви, а–знáм шó мăзнýл'ка–ј* [ПК,2(72)].

**мáј*** m 'петтиот месец во годината' ~ *за гу скупáш' , за дóјди мáју, за гу упл'ăш'* [MS,t,4]; [ПД(Фур)]; во Гевгелиско (според Тановиќ) паралелно со **мај** се употребува и **црешнар** [ТГ,7]; во нашите истражувања во Гевгелиско овој назив не го констатиравме, што не е чудно ако имаме предвид дека тој материјалот го собирал пред повеќе децении.

**мај** (и: **маја**) f, hip. од 'мајка' ~ *си легнале. От как поминало малце време, Алате викнал "Предлозане, спијш?" Он отговорил: "Не, мај ни ни риче, да ни дадиш по един казан алва"* [V,PM,272]; ~ *и синá хи са ч'ýдеше, далú е лýда или ни е. Отговóри синá хи: "Мáју, тú си лýда и сбăркана. Кóј та зúма, и да та óжене?"* [V,PM,73].

**мајá** pl.tt. (f) 'волшебно дејство на тајни сили, магија' [MS,s,63].

**маја** f 'голема жештина, кога нема ветер и е придушно' [ПВ(Кр)].

**мајéш'ница** f 'митолошко суштество кое што со "тајни сили прави некои работи" што се надвор од можностите на обичен човек' (празноверие) ~ *утúди да брăка иднá бáба мајé-ш'ница, ја нáјди иднá такфáс бáба и вилú ...* [MS,t,68]; и **магесница** ~ *и тјапака зема нејното корапче,*

*влезе аф морету, сос магиите га најде Цăрнодрехата, дека и седјала сос мажо и. Магесницата му даде на детету една вода, си напи, и заедноч кату умреп заспа* [V,PM,53]; ~ *овчаро сă ч'удил, што да прави, и утишел при еднă старă бабă магесницă, на котрă казал, как сă је с тăрговецо обложил, чи ако излăже женăтă му, да му земе двăтă товарă алтан'ă* [V,PM,280] – во контекстот има употреба на архаизмот **котри**, со прекинати изоглоси, сп. рус. который (за ова в. во уводниот дел); ~ *царјут толку на севда гу имал, штоту да беши кабил да гу земи сос негу на една трапеза да јадат. Ама гарезут шо не чини! Царјут имаши на конаќут му едни магесници* [V,PM,73]; односно: **магăсницă** ~ *слăнцăто сă ч'удило, што да прави, утишло на ăднă магăсницă. Казал хи, чи угодницата му го оставила, и хи сă молил, да стори магă, што да му сă моли, пак да го зăмă. Магăсницата сторила магă...* [V,PM,288].

**Мајдон** 'м. л. име' ~ *едно време имаши един сиромах човек. Жената му беше трудна. Дојде време, родила едно дете, името му туриха Мајдон* [V,PM,73]; ~ *Ама гарезут што не чини! Царјут имаши на конаќут му едни магесници; познаха, ча Мајдон на сетнина ке да си чини цар* [V,PM,73].

**мáјка** f **1.**'жена којашто родила и има (односно имала) деца' ~ *и т'á си умр'ắ на вич'ерó и такá си устáнах јас ивдувéц, сăс трú мáлки и инá стáра мáјка* [MS,t,3]; ~ *д'ắт'ạнту и р'éч'и на мáјка–му: "јас за пóда на касабáта да брắкам рáбута"* [MS,t,81]; ~ *мáксус гу фăрлú врит'éнуту у бунáр', дóјди и т'á плáч'иш'т'éм на мáјка–и* [MS,t,63]; ~ *пујнó вр'ắм'ạ имáш'и инá мóма инá мáјка* [MS,t,52]; ~ *с–умуриạ и дубúцте, с–умурúа и чувéцте. Испупăпцáа, кóлко дýши измрéе пу–пắто, е–е. И мáјките си–јустăвáа дéцта пу–пăто* [ПК,2(296)]; ~ *му р'éч'и: "... мáјка–ти ти клáди зáхрана на мáнџ'ата да јид'éш' да да сă захрáниш'"* [MS,t,31]; се среќаваат и случаи со редуцирана, скратена форма: ~ *"е, рéкăл, нé излéве уд–аднá кирфúă аднá пиристúạ, а нé пă дă–устáне, пă дă–ј–нóсиш пă–мá-ам–ти"* [ПК,2(302)]; **2.** 'пчела што снесува јајца, матица, мајка на пчели од еден кош' [ПК,2(72)]; [ПС(Град)]; **3.** 'женско животно коешто родило мали' ~ *на пăрл'ăто тáа му–ј мáјка* [ПД(Фур)]; **4.** 'извориште (на река)' ~ *сега има три години на тaја вода, што идеши на касабата, на мајката излела една страшна ламја, та не остави водата да тече на касабата* [V,PM,162]; ~ *тинака, л'у да идиш таму да видиш, дека е мајката на водата, да га сечиш да не иди хич вода* [V,PM,42]; ~ *и отиде да улови, дека да најди, от чешмата мајката* – случај на употреба на предлогот **од** со посесивно значење: **да најди от чешмата мајката** (особеност што се третира како влијание од балканската јазична алијанса); 5. сп.: **мáмо** vok. од 'мајка' ~ *дéцта кạжáли: "Е, мáмо нúạ ќи–с–игрáјме с–нéго. Нé о–јáдиме, нé о–тéпме"* [ПК,2(232)]; **мају**: ~ *рéче му: "чéдо, јас та сам бизáла и хрáнила, и ни штеш да ма ожéниш... Отговóри синá хи: "Мáју, ти си лýда и сбắркана. Кóј та зúма, и да та óжене?"* [V,PM,264]; ~ *и там úмашја аднá дýпка, óти лежéше аднá мéчка. И рéче на мáјка си: "Мáју, сéди тýкапа! Сегá шта*

*до́јде јуна́ка"* [V,PM,264]; почесто: **ма́ле**: ~ *и слӑнцето, кога са и родило, на човек гу мириса, и на мајка му вели: "мале, тука на човеско месо ме мириса"* [V,PM,99]; ~ *а́с и́ ве́л'ум: "А–сја́а шо́ пра́јме ма́ле?" Ма́јка ве́ле: "Оди до׳ ви́книш та́тку–ти"* [ПК,2(248)]; ~ *се́лцки виргинци́ја, ма́ле, мо́мин зулумци́ја[ мо́мите да и го́да, ма́ле, кој на ко́ју мо́мче* [МЕ(Р),99]; ~ *дошла́ една́ какара́ска та на бе́лојут о́л му фл'а́зи от уста́та и от гӑ́зот му изл'а́зи, та не́ знам, ми́ла ма́ле, това́ што́ ки ре́чи!* [V,PM,30]; ~ *на мајка му пак вели: "ами мале, ко татко ми беши авција, дека му са пушките и другите посати?"* [V,PM,41]; на крајниот југ (Солунско): **ма́ли** (со редукција) ~ *"ш'о́, да ти ка́ж'а, ма́ли, на т'е́б'а лаnц'а́ ни стану́ва"* [MS,t,84]; ~ *му вили́ на н'е́гу: "По́т' ма́јч'ин–ти!... ч'а з'е́пт'у спи́ о́ш'ти; ка́к да гу разбуди́ми?" – "Ху́бава ма́ли за по́да!"* [MS,t,17], но се употребува и во служба на interj со значење 'ле-ле': ~ *ма́ле, ма́ле ви́ј ка́ се́–ј дутера́ла* [ПК,2(72)]; ~ *то́о тӑрка́лто а врӑ́с то́о ту́ка, а врӑ́с то́о прӑ́с ту́ка пумина́ и мӑ–изгуре́... ду–кӑт Да́биле ма́ле умира́чка, тӑка́, тӑка́, тӑка́, нӑмӑли́ бо́линто* [ПК,2(240)]; **б.** изр.: **уд-де́вит ма́јки ци́це** (се кажува за оној што користи повеќе можности и привилегии) ~ *зӑ–ву́јк–ти ле́сно–ј, уд–де́вит ма́јки ци́це. Му–но́се ба́б–мо, му–но́се де́лт–ти, пӑ се́тне дру́ќте, и ка́ гле́јш ни́куј нӑ–мо́же до׳–сти́гне* [ПК,2(203)]; **ќи-му-рӑспла́че ма́јкӑта** (= ќе го казни, ќе му се освети) [ПК,2(201)]; сп. и: **ќи-с-прӑпла́че ма́јчинто мле́ко** (= голема мака ќе види) [ПК,2(201)]; исто: ~ *лига́в–го, лига́в–го,* **то́о ќит рӑспла́че ма́јчинто мле́ко** [ПК,2(201)]; **де́те уд-ма́јка ќ-уткра́де** (= се кажува за некој што е многу вешт во крадење и лажење) [ПК,2(159)]; со слично значење: **ма́јкта с-ја׳ пла́ке** (за некој што е многу снаодлив) ~ *то́о на́што кумши́че, а́ко–ј мӑле́чко, ма́јкта с–ја׳–пла́ке* [ПК,2(175)]; **уд-ма́јка ро́дӑн** (= племенит, човечен); но: **кут уд-ма́јка ро́дӑн** (се кажува за оној што е сосема без облека) [ПК,2(171)]; **едно́ш ма́јка прӑ та́тко и то́о прӑт Вили́гдин** (= се кажува за работи што се случуваат многу ретко и во непогоден момент) [ПК,2(162)]; **ма́јка на́с ус-цӑ́рӑн пуво́ј нӑ-пувија́ла**, *и читирте се́стри но́го мӑка гу–пуми–на́ме живо́то* (= живееме со големи тешкотии) – именката **мӑка** е употребена со значење на 'мачно' [ПК,2(175)]; сп. уште: **кут-ма́јка-ј** (= се однесува како мајка) ~ *до́д Цо́фа кут–ма́јка–ј, си́т–сӑ укул–н'а́а, и си́пуфто и спа́јте – си–ј и́ме кут сво́ј ште́рки* [ПК,2(171)].

**ма́јкине** pl. 'мајка ми, заедно со најблиските' ~ *ма́јкине ус–ту́ли, ус–ка́мине ќи–тури́ли те́нцӑрто фӑсу́л'–ли, шо́ би́ло дӑ–го́тват... И ти́ӑ шо́пските де́ца... ус–ка́мине, бу́ум нӑ–те́нцӑрто а́ји ка́мин, сӑбо́рјо׳ нӑ–те́нцӑрто* [ПК,2(325)]; ~ *е́ та́м ма́јкине удде́ли, кӑлде́ли ма́нци дӑ–ва́рӑт... Има́ло ре́ка, уф–та́а ре́кта пу–кра́јта нӑкӑлде́ли–си тинцири́нта, нӑпрӑви́ли уна́ци, си–тури́ли ма́нци дӑ–ва́рӑт* [ПК,2(321)].

**Мајмун Дере** top. 'мала река, притока' (според турски образец: употреба на именка со придавско значење), река што тече во близина на месноста: **Мајмун** (= врв, називот е добиен метафорично, според тешкопроодниот терен); **дере** 'река' (тур.) Валовишко [ЈИ(СД),155)].

**мајмун сурaтлиа** 'навредливо обраќање за лице што напомнува на мајмунско' ~ *амáн, нúм да–зúмиш тáа зă–жéна, нéл' глéјш кăквá–ј, мăјмýн сурaтлúа* [ПК,2(178)].

**мајра** f 'мајка' ~ *и момата сос благос и сос радос зела трите кавади, фати сос мајра ú и со сестритја ú са прости, и трăгнала сама да брăка кăсмет* [V,PM,208] – формантот **-ра** во **мајра** од 'мајка' е позајмен според грчки образец.

**мајстур*** m **1.** 'занаетчија што има мајсторски испит, тој може да работи со помошници, калфи (има: **мáјстур зидáр, дăрвудéлиц, тиникиџúја**)'; ~ *кукјите бегут ăј бурчлијă, коа ки имă ихтиза дă кладă мајстурă* [ME (P),87]; ~ *сă–вăрúне дéтто. Гу–нúте мáјкă–му: "Нăправúли бе, мáјстуро пиристúа?" – "Нé, нé изливáло"* [ПК,2(302)]; ~ *úм вéли на онúја човéци: "ви са мóл'ам, нéка úди едúн човéк да вúкни коџáбашијата и от испáфите по едúн мáјстор"* [V,PM,22]; ~ *му вели; "еј море, мајстори, виде дипеска как не можахми да искарами двамината една работа малка на мегдан?"* [V, PM,87]; и: **мáстур** ~ *кш'éпудóхипу клáва мáстур да му стóри кăш'тата* [MS,t,12]; ~ *и пýш'та л'ýди, ги ус'ăкуват, ги прáв'ат трú грéнди и ги дукáруват ... д'é рáбут'áха мáстурéту* [MS,t,44]; ~ *Дéдала бúш'и идúн хýбаф мáстур* [MS,t,58]; ~ *он отговори: "ету има на една касаба една водиница, ја прајат масторету: ден'а ја работат, вечер јаз ја турјам, и мастори толко сам отепал!"* [V,PM,166]; ~ *ним гу чéпки, úма мáстуре, кăшта прáве – јáјце му сă–нéче нă–гăзо* [ПК,2 (168)]; **2.** 'рибар, сопственик на рибарска колиба во Езерото во Ениџевардарско' ~ *тијă шо сакăт дă ловăт су потискă или су мрежи му плајкăт нă мајстурут нă кулибăтă кесим* [ME(P),89]; **3.** fig. 'итар, 'човек што успешно врши некоја работа', може и со пејоративно значење: **мáјстур лăжáч**, или **мáјстурица** (жена со неморално поведение) [ПК (Гăр)]; ~ *éм тă–лăже, éм ни–мóјш до* (да го) *пузнáјш* [ПК(Мор)]; **5.** изр.: **сј-о нăјдé мáјстуро** (= се кажува кога некој ќе се судри со сериозен ривал, т.е. кога нечија активност ќе наиде на соодветна реакција) [ПК,2 (195)].

**мајстурка*** f 'циганка – маѓесничка' ~ *кралицата ги викна нетре в конаќут, фатила да ги пита на ѓупкате, вел'ајке: "ох џаним, мајсторку, молим да видиш малко на моите моми касметите, ча по–малкате ги просјат от млого места"* [V,PM, 208]; ~ *беши станала веки кату иѓупка, стојаши тамо при бунарот кату ч'узда ч'удна. Ету дошли мајчини робинки вода да нал'ајат. Кату ја најдоха тамо, ја вел'ат: "што сакаш, мајсторку, тука?"* [V,PM,195].

**мајстурски** adj 'нешто направено убаво, како што треба – **уд мајстур**' – за **ергенут**, кога го спремаат за женидба, дома се прават некои ситни работи, пр. појас, чорапи, но поважните: пр. панталоните, во минатото во Гевгелиско ги викале **барнавези**, ги носеле на мајстор, да ги *сушије мајстурски, тирзијски*, да ги украси со гајтан и со црвена чоја, *"куту за ерген"* [ТГ,133].

**мајув*** adj в. **мајчин** ~ *отгóре брјáстот са попикá. Тогáс фатúха бизирѓáните да вел'áт: "о–хо–хó! мúла мáјува рóсица по дјáдова брадúчка!"* [V,PM,48].

**мáјч'ин*** adj 'нешто што се однесува, односно што ú припаѓа на мајка' ~

*и така пепел'арув сип сос мајчините му молитви и сос господинска помош киписа, отиде на чуздина да работи* [V,PM,48]; ~ *е́дно вре́ме ричéл: "Бá-че, ричéл, мáјчипут прéшлеп притижсá, ќи–гу–испу́штум". – "А бé, ричéл, кá ќо–испу́штиш, ќи–ј–истéпиш чувéцте"* [ПК,2(346)]; ~ *му вели: "паистипа, мои сипуви, па човек ва мириса. Гу имам скриип един млат, ама дурде пе си закăлпети за мајчипо ви златип зăб, пема кабил да гу извадја јаз па мегдан"* [V,PM,51]; ~ *мáјка–му кóлку гу кáпи: "јáш' мáјч'ип мáпџ'а!" "пиш'тáм, мáли, ми сă пи ид'é мáпџ'а* [MS,t,31]. Необична линеаризација: негацијата доаѓа веднаш до глаголот, т.е. по кратките заменски форми: **ми сă ни ид'é.**

**ма́јчица** f, hip. од 'мајка' ~ *Шáпко се мáмо мóри разбулé[ дéвит гудúпи кáк лéжсе...[ гу–пúте пéгăва стáра мáјчица:[ "Шáпко, бре сúпу вујвóдо...[ ут–шó си бóлки ти лéжсиш?"*; vok.: *мáјчице: мáмо–ле, стáра мáјчице[ дúл'ми мă–пúтиш, ќи–ти–кáжсум[ пă–мáма лăжса пé бúве* [ПК,2(314)].

**ма́к** m , bot. Papaver (полско растение со црвени цветови – булка) [MS,s,63].

**ма́к** m , bot. Papaver somniferum 'медитеранско растение, цветот се оформува како главичка што содржи опиум' ~ *гу закара долу аф старата кăшта при бăчвите, му даде мак да спие* [V,PM,94].

**ма́ка*** impf 'топнува со парче леб во сад во кој има сок од манџа или нешто сл.' ~ *кугá úш'тими, јад'éми сăс кач'амáк ... ш'ту úш'тиш' мáкај сăс п'éгу* [MS,t,4]; ~ *глéј–гу кá–ј зąмăкáл, пé прăстáпуве, сé ќи–изéде* [ПК,2(72)]; и: **ма́це*** ~ *измáџ–јаа т`фта, глéјш óште кóлко úма зă–јáдпе уф–п'áа* [ПК,2(72)]; сп. **ма́кнува.**

**макајне** n 'кога се топнува леб во течно јадење, во манџа' — за **рачок** обично се приготвува јадење погодно за **тупајне** или **макајне** [ТГ,18].

**Македонија(та)** (и: **Мăкидон'а**) f 'земја на Македонците' ~ *кăда среди па Бугуројчипут месиџ да трăгпа за дома – за Македопијата* (членување на географско име) [МЕ(Р),68]; ~ *пу́шките пúм си–фăрл'áјте[ сáбјите пúм си–кăршéјте[ пáша Мăкидóп'а пăзéјте* [ПК,2(297)].

**македонски*** adj 'нешто што и припаѓа на Македонија, односно што има врска со Македонија' ~ *товá дéте по–врéдеп јé от сúчките писáри, и от мéпика é по–врéдеп". Тогáс господáрот му вéли пá писáрат: "такá да зпáјте, от Македопска зéмја каквú ду́хови испáжсдат!"* [V,PM,153].

**макидуни́ш'** m , bot. Petroselinum sativum 'градинарска култура, магданос' [MS,t,63].

**ма́кина** f 1. 'шијачка машина'; 2. 'направа за превоз што се движи по шини, железница'; ~ *кóј сакá уф–Стру́мица утидé, кóј сакá пóвиче па–гóре утидé. Ду–Удуво, ду–г`рта ус–кóли, а пă–тáмо ус–мáкипта, ус–вóзо* [ПК, 2(354)]; ~ *утúăх а вѓąпáх мáк'ипта, си утúăх пáк пą Сóлуп* [ИГ,121]; и: **маши́на** ~ *бигáме трипáјста гудúпа... Војпú пóпапрéт úдаа, зă–тáм вăрваа, пă–Сóлуп, пут–Ку́куш удóло–ј Сăрáѓóл', дéка мăшúпта зăпúре* [ПК,2(277)]; ~ *ѓóл'о пи блúско, Арџúпскоо Ѓóл', мăшúпта дéк вăрве зă–Кăрáсуле и зă–Ку́куш, ту́к пукрăј Арџо* [ПК,2(339)]; во Пат: **пăмпо́р** [ПД(129)]; 3. 'брод' (се именува **мąши́на** бидејќи во движењето ја користи силата на мотор = машина) ~ *му–вéле пă–џáро: "Тáте дáли злáтпăта мăшúпа тé–ј пó–мúла, или јáс ти–сум пó–мúл* [ПД,149]; ~ *сă–вăрúпе и дóктуро,*

*ма: дáвăт мăши́нта и штири́јсе вăгóни прáзни, штири́јсе рăбутни́ци* [ПД,149]; **4**. 'железна направа за орање, плуг' (во однос на ралото плугот сепак е нешто како **машина)** [ПК,2(72)].

**Маклата** top. 'плодородни ниви покрај Струма', Валовишко; сп. стсл. **макати**, рус. макать 'натопува' [ЈИ(СД), 155)].

**мáкнува** impf 'става нешто во течност (за извесно, кратко време), топнува' ~ *мáкнувам п'éпата у милáп'* (= го топнувам перото во мастило) [MS,t, 63]; сп. **мáка.**

**мáксус 1.**adv 'намерно' ~ *и óпи, л'у чýха, ча дојдé таксилдáр мáксус за ни́х, станáха, отидóха тáму, дéка бéши óн кондúсан* [V,PM,23]; ~ *викнá, им вели: "господáри мои́, ви́а, што длагóвати на мóј госпондáр ету тóлку грóша, мáксус за вáс сáм дошéл да ми плати́ти"* [V,PM, 20]; ~ *мáксус гу фăрли́ врит'éпуту у бупáр', дóјди и т'á плáч'иш'т'éм на мáјка–и* [MS,t,63]; ~ *мáксус бăркум тăкви́ лáфуве дą–прăпóѓум* [ПК,2(72)]; сп. изр. **мáксус гу-пуди́ге** (= го предизвикува да стори нешто непријатно) [ПД,134]; **2.** adj 'специјален, наменски' ~ *ги тýрнувáми кó-ш'увéту на зим'áта и фáш'тами да рипди́ми сăс иглáта; и́мами мáксус т'ут'ýп'уви и́гли* [MS,t,5]; ~ *за сторјат една каписка, штото га за дојдат сватовито и кумовиту, за да везмат пивјатата. Тогај му ја поклопуват тас каписка на кумот. Така прават и три колачипта максус* [V,PM,248]; ~ *з'éвам и иди́п чумáк, гу прумúнам на крóспуто утпр'ắт' , и́мам мáксус врăзáлки на круспóту* [MS,t,7].

**максýл** m 'продукти произведени дома (земјоделски, сточарски) [ПК(Ал)]; ~ *мăксýл ви́кме нă сé шó зби́рме ут–пи́·фта и шó дáве стóкта: млéко, мáсло, си́рпе* [ПК,2(76)]; овој турцизам кај некои говорители е ограничен само на 'млечни производи' ~ *мąксýлут сáке пóго дé–ј чи́сто* (се мисли на садови во кои се обработува млекото) [ПК(Гăр)]; исто и кај Тановиќ **максул** се однесува само на 'млечни производи'. Според истиот автор во Гевгелиско постои верување дека спроти празникот **Ѓургивден** може да се направи магија и да **са празèме** млекото. Тоа може да го направи само жена која веќе не може да раѓа, која веќе **прајасала** Тоа се прави на следниот начин: *"уф пикује доба са сублечуве куту уд мајка рудепа, и вјапуве па едпо кроспо и излезе па сред село"*. Потоа се упатува кон куќата, односно кон **уборут** каде што е стоката од која сака да го **праземе максулут.** Таму, *уф уборут* праве магии и на излегување кажува: *"На мене млеко и масло, на тебе г..."* [ТГ,66].

**максằмче** n 'општ назив за мало дете' ~ *дéтто мăлéчко кá–ј* [ПД(117)]; ~ *тó–ј мăксằмче, шó зпáа?!* [ПК,2 (76)]; ~ *па Вилигдип рапо са оде уф цркви*. Мајките ги носат со себе сите деца, па дури и пеленачињата, или овде како ги викаат: **максаме** [ТГ,59].

**мал** m **1.**'имот' (турц.); сп. **мал-сăјбија*** 'турски великодостојник, бег (= господар на беглик)' ~ *има и апгарија па бегут (па мал–сăјбијта) и па субашта (па викилјут)* [МЕ(Р),74]; ~ *су–јдпа лăкăрдјă оп ăј повиќă уд мал–сăјбијтă ув селту* [МЕ(Р),90]; ~ *тăка и Постул сă имă чипету мал па три мал–сăјбиј* [МЕ(Р),83]; ~ *а ут ки избегăш пемăш рăботă пи су пăпрежпјут мал–сăјбијă* [МЕ

(Р),88]; **2.** изр.: **от мал** 'кога нешто ќе се совлада без тешкотии' ~ *рéче адúна змúј на ч'ол'ака: "прéтел'о, зéми кóжета та ид дóнеси вóда да пúеме!" И тóј стáна та зé кóжета и от мáл е дúгна, за дá иде на óда* [V,РМ,262].

**мáла дýша** изр. 'состојба на крајна исцрпеност' ~ *и нă–дéдо Кóл'о штúри сáата сă–гу–типáли читвурýј ца дýши... Гу–пуштúли, áма кá о–дукăрáли нă–мáла дýша* [ПК,2(274)].

**Мала бугуројца** f 'име на празник' – летото трае од **Питров пост** па до **Мала бугуројца**, а есента трае од **Мала бугуројца** до Свети Никола [ТГ,7].

**мáл езúк** m 'ресичка над душникот' [ПД(115)].

**Малакова Кузн'а** top. 'работилница (ковачница) на семејството Малакови' Серско [ЈИ(СД),155)]; присуство на лексички архаизам, сп. рус. **кузница** 'ковачница',

**маламóса** pf 'стори со злато (нешто), позлати' ~ *пак царјут ја вели: "пот на детенто ти да кажиш: тас бахча ако можи да ја маламоса за три дена, за мо ја дам момата!" Отиде мајка му, му каза на детенто и, ча царјут сака да му ја маламоса бахчата* [V,РМ,197].

**маламóсан*** adj 'обвиткан, покриен со злато, позлатен' ~ *тáм д'é бирáш'и смóкфит'ą вúд'ą инó пúл'ą хýбаву, алúс маламóсану* [MS,t,45]; ~ *јáдуха, пúха и дáди и баки'úш' прăстин'ą, цурáјќą, булц'ýци, с'é маламóсани* [MS,t,10]; ~ *змиата пак му рекла: гајле да нема, кату на планината стори, и на бахчата ја маламоса за три дни. И кату виде царјут бахчата маламосана, сакаши без мăра да си загуби умот* [V,РМ,197].

**мáламу** n 'жолт, скапоцен метал, злато (Au)' ~ *кугá ја вúд'ą мăш'ти- хá–ји сăс пýлна фýта мáламу óш'ти пóпóвики изил'éпса* [MS,t,63]; ~ *вúд'ą инó м'áсту млóгу хýбаву стулúсану óкул, óкул с'é сăс стр'éбру и мáламу заград'éну* [MS,t,60]; ~ *хрисухóту утúва у ц'áр'у, му сă змóл'ува: "дáј–ми мрăва стр'éбру и мáламу, пак тфóј зá–ј"* [MS,t,19].

**малаче** n, zool. 'малото од животното бивол се вика **малак**, односно **малаче**' - на **Коледе**, утрото пред големиот христијански празник **Божиќ** децата одат по куќите и пејат коледарски песни, еве еден стих: *"Кол'де, олелеле!... Дај ми, бабо, кулаче, да ти је живо малаче!"* [ТГ,80].

**малено** adj, n 'мал' ~ *ој невесто, невесто![ имаш дете малено,[ јублачи го јуф црвено,[ јупаши го сус зилено,[ пушти си го на порти,[ да прачеке лазарёнки* [ТГ,54].

**малечкáву** adj 'мал' ~ *ним ме пити да ти кáжам:[ "имах мóмче малечкáву[ на дванáјсет гудúни[ он утúде на јабандá"* [МЕ(Р),95].

**малечко-големо** – со значење: 'сите' ~ *па уф тоа време умрел царут ут тоа грат. Тоги имале адет, кога да умре царут, да са зберат малечко–големо, да испаднат вонка ут градут, да са мол'ат на Бога* [V,РМ,274].

**мал'éч'ку*** n 'мало дете' (поименчена придавка) ~ *и т'á имáш'и мáлки мéш'л'ăпта, ги дујáш'и; пукрáј н'éјнит'ą ... гу дујáш'и и мал'éч'куту* (детето) [MS,t,16]; и: **мăлéчко** 'бебе' ~ *вúкат уф–ил'áата аднó мăлéчко сă–рóжде ус–кушýл'ка. Тóо дéте–ј кут билéк, нă–нéго нúшто нé о–фáште, ни куршýм, ни клéтва* [ПК,2 (206)]; ~ *и мăлéчкуту бúше тáм* (се мисли на малото дете) [ПК (Грам)]; ја имаме регистрирано и множинската форма **малечки** 'деца'

~ *"Много стока најдех, токо сă размислих за братовите ми малечки"* [МС(В),96].

**малечук** adj 1.opp. на голем – мал' ~ *ут коа се јсуши Галик и са чини по малечук* [МЕ(Р),72]; ~ *имало блато, шо му велјăт "Кангăличко блато", ама то и помалечку и не е толку пузнато* [МЕ(Р),77]; – при работата в поле наутро **удмурувањето** е кратко, најдолго е околу пладне, кога жештините се најголеми, а попладне, кога ќе залади, **пучинувачките** исто така се **малечки** [ТГ,22]; **кăрчáк** = *ej млáд зáјц, не́ мúсл'ум малéчко éптен, нéго мóже вéч дă–бéге* [ПД,125] – присуство на сврзникот **него** со адверсативно значење: **нéго мóже вéч дă-бéге**, за ова поопширно во граматичкиот дел; и: **мăлéчук** – за птицата **киркинéс** во Дојранско го запишавме следново објаснување: ~ *пúле–ј тăвá, пó–мăлéчко уд–чáфкăта, óн éј сúво, пăпăл'áво* [ПД,126]; сп. top. **Мăлéчкă-та Кăлдăрмá** – дел од патот меѓу Стар и Нов Дојран (поплочен со камења) – двокомпонентно име на место со турцизам и словенизам [ПД(135)]; во с. Градобор (Солунско) запишавме: **Мăлéчкуто Дăрво** top. 'име на место, имало дебело дрво поставено преку реката, наместо мост, за поминување'; **2.** 'низок' ~ *сăто поле опашано–ј су неколку ридишта едри и малечки... планини* [МЕ(Р),70]; 3. изр.: **мạлéчко Тýрче, гọлéма чáлма** (= се кажува кога сме изненадени од силата и моќта на човек што ни изгледал немоќен и слаб) ~ *вúди, вúди, мăлéчко Тýрче, гулéма чáлма, шó имóт, шó чýдба пичạлúл, а сјáа де!* [ПК,2(179)]; сп. уште **малечук нишан** – кога стројникот ќе донесе **бохчалăк** од девојката (**пачета, риза,** чорапи и китка), тогаш му кажува на таткото на младичот дека е договорено да биде **армасут**, односно да *разменат малечук нишан* (размена на прстени) [ТГ,151].

**мáлина** f 'волнена материја'; сп. **ифá-змата** [MS,s,64].

**Малино** 'фамилијарно име, скратено од Малинов' ~ *уф–Кукýш сă–пóвиче кулишáне, и ут–Стрýмица úма. Нă–Штéрјо úма, нă–Малúно úма, нă–Кăл'нúкăвци úма, нă–Лúка Тóмчува úма* [ПК,2(221)].

**Малинова Бăрчина** top. 'рид, возвишение, dem. од **брдо**; според л. име **Малин**', Валовишко [ЈИ(СД), 155)], во истата регија (Серско-Драмска) според Ј. Иванов се среќава и друг деминутивен формант **-це: Малкото Бăрце**; сп. уште: **Малко Дебело Бăрдо**. Иако зборoформата **брдо** е присутна во нормативниот Речник, сепак во говорниот јазик многу често е заменета со 'рид', оттаму назначениот топоним го означуваме како архаизам. Во југоисточните говори со исто значење се јавува турцизмот **баир**, но во топонимијата се чува стариот збор 'брдо', пр. **Валандуфцко Брдо** 'висок рид на просторот Валандово - Струмица'.

**мáлиста** adv 'добро, така е' ~ *"си хазăр' да дóш' сúга?" – "мáлиста! за пóда дур у думá и за–сă вăрна за пулувúн саáт'* " [MS,t,84].

**Мáлиш** top. 'име на регија во Источна Македонија' ~ *нú плăнúнцко, нú пóлцко бúше сéлто Штéмница... тýк аднá тумбáрка, тáм аднá тумбá-рка, áма сă–рăбóте. Кут уф–Мáлиш* [ПК,2(221)].

**малишовка** f ~ *стана да с–јоде тоја лудо младо јабанџијче,[ и што си веле, младо јабанџијче, јубаво: "седи сус здраве, тенка Малишовко јубава!"[ и што му веле тенка Малишовка јубава: "Оди сус здраве, амак будала биз пушка!"* [ТГ,156].

**мáлјут прă̌с** m 'најмалиот прст на рака (или нога)' ~ *имáло нéкоо врéме нéкаа мóма, óти ýбува сă–викáла Дујнá Ѓузăлúца. Кóј ќ–óд дă–гă–вúде, мáлјут прă̌с дă–ј–гу вúде низ–цáмут, ќи–дáа éдна тýрцка лúра* [ПК,2(298)]; сп. случај кога придавката е поименчена: *мă̌лечќут* 'најмалиот прст од раката, ногата' (: *пáлиц, пукăзáтил', гулéмјут, мăлéчќут*) [ПС (Град)].

**мáлечко** adv 'нешто во мала количина' (со чувствен однос) ~ *кá нă мóжăхме дă–си–кýпме нăаднóч врéјка брáшно, купýвахме пу мáлечко, кулку зă адно мéсне* [ПК,2(192)]; ~ *тóо тăркáлто а врă̌с тóо тýка, а врă̌с тóо прă̌с тýка пуминá и мă–изгурé. Чурáпо áс искáрум. глéдум мáлечко сă–дă̌рже нóхуто* [ПК,2(240)]; и: **мáлчко** ~ *е, де, шó áк тă–нăрóсе мáлчко, нé–с шиќéр дă–сă–слéјш* [ПК (Ал)]; ~ *стóмнăта тóне, нăтóнуве, úзбăрш–а, óна пáк пуштúла мáлчко* [ПД,129]; сп. **пăршóле** = *кá вă̌рне спéк или дóш пу–мáлчко* [ПД,131]; односно **мáлчичко** [ПД(131)]; ~ *мáлчичко задоцнéх, а óни уддéле;* и: **мáлкичко** ~ *úми сéјăхме: учумéн, сусáм, рă̌ш мáлкичко, жúто нáјнóвиќе, бустáн* [ПК,2(240)].

**мáлкај** adj, opp. на 'голема' ~ *мóри Дáно, мáлкај ле Дáно[ откáк сме се армасáли[ нé сме се видéли дé[ сáмо едúн пă̌т, мýри Дáно, на бунáро* [ПК,2(331)]; ~ *сáм сáм јуфчáр мáлкај–ле Дáно [ сáм сáм јофчáр, сáм сáм ќáја* [ПК,2(332)].

**мáлкиј-мă̌јацц** (и: **мáлкију-м'ă̌сниц**)* m 'месец февруари' ~ *тр'ă̌бува прă̌ву да гу с'ă̌јми с'ă̌м'ату у мáлкију м'ă̌јаци* [MS,t,4].

**мáлко** adv 1. 'мала количина од нешто, малу' ~ *пóсле кандúсе, му–капнýве мáлко, о–о–п, áрно. А, óш мáлко, пуглиднáл* [ПК,2(231)]; ~ *тогас от јунакот за врăзат една кăтка, за ја варакосат с фарак, и четри–пет алтăни, и един прăстен от стребро... и за кладат на един лингер малко ририф* [V,PM,245]; ~ *мóлчи–ми сúно, нé плáчи[ мáлко ли–сă мóми у–сéло[ мáлко–ли–сă јáгн'а у–тă̌рло[ мáлко–ли сă кúтки уф–грăдúна* [ПК,2 (328)]; **2.** 'краток период' ~ *бúл мáлко ус–кумитéто, куту сă–бóут–Гă̌рцте* [ПК,2(221)].

**Малко Гонило** top. 'провизориум (од корита) за миење (**гонење**) на руда'. Место покрај река чија вода се користела при миењето [ЈИ(СД),155)].

**мáлку*** **1.** n 'бебе' (поименчена придавка, в. **мал'еч'ку**) ~ *стáнаха сабáлин, му вилú на ступáнину: "тузú мáлку ш'ту сă рудú, ви сă мóл'а млóгу, дад'ă̌ти гу на м'éн'а заш'тó јас нич' н'éмам мáлки"* [MS,t,16]; ~ *проминаха две или три месици, и познала момата ча е тешка, и са и чувала от сичко нешто, за да не гу метни малкуту* [V,PM,55]; ~ *фл'áзи ... за да сă скрúј; ж'инáта–ми бúш'и дитúн'а и ут стрáха сă удбú; гу загубúх гóтуву мáлку* [MS,t,57]; **2.** 'мал по години, на млада возраст' (често во компарација) ~ *фати царјут, викна на чамурџиовата жена и го даде и неговото малко, она да го гледа; он ја хранши нea* [V,PM, 233]; ~ *хрúпна на врă̌х змиáта, извадú сáбјата, ја заклá;... тóј сос сáбјата га распóрна змиáта, гу извадú мáлкуту жúву* [V,PM,23]; ~ *га вели: "марú жéну, тајá рúба га земáх динéска за едúн грóш. Гóтви динéска от нéа мă̌ра да идáт мáлкате"* [V,PM,17]; ~ *на ср'ад'á сéлоту úмаши една ахтáрница, та са бер'áха мáлку и гол'áму* [V,PM,31]; ~ *играјаш'и нузú мáлку тáм, Дијунúш'*

*ш'ту гу ви́каха* [MS,t,46]; ~ *на нắт'ут при една́ р'а́ка најде една́ змúа многу́ голе́ма; са́каши да изја́ди една́ же́на сос две́ ма́лки* [V,PM,22].

**малој** adj, opp. на 'голема' ~ *мори, Гиргили́је, ма́лој мо́ме[ мори, ко́јна ше́та крај Дуна́ва* [ME(P),99].

**Малто Блато** top. 'име на место во Еницевардарско' (= мало езеро, вода што не истекува) [ME(P),77].

**малук армас** m 'прв договор за свршувачка, тогаш се дава збор и се разменуваат подароци' ~ *тогас тојнака извади и другиот алтăн, гу даде на мајка му, и един прăстен. И отиде мајка му на царјут, миниха нишан, чиниха малук армас, и са чини голем радост* [V,PM,49]; ~ *и она отидел, гу бакна рăнката, и тој ја дава един алтин многоценно, штото на царјут нема таков алтин. И така стана чилиби Теодораќовото малок армас* [V,PM,164]; ~ *и така за седнат сички, и за еднош трапезата курдисуват, пак ракиа пијат, по ракијата јадат, вину пијат, песми пеат и ахен чинат васа нош. Ету така си чини малок армас* [V,PM,246]; и: **малечук нишан**.

**ма́лук*** (и: **ма́лка** – за m и f) adj **1.**opp. на 'голем' (в. **малечук**) ~ ~ *и то́ј сă убрнýва му ка́зува: "сид'ắ дивидисе́т и д'е́вит' л'ýди и́мам уклава́ну да кла́т' си на умо́ ко́лку дру́ги по́ма́лки ра́бути и́ма сто́рину!"* [MS,t, 43]; ~ *за ина́ танс'а́ баклава́ (гул'а́ма, ма́лка?) три прắст'а ина́ ука́ ш'ике́р* [MS,t,8] (во реченицава е испуштена придавката **дебела** и глаголот **треба**); **2.** 'млад, мал по години, на млада возраст' (често во компарација) ~ *ца́р' има́ш'и и три́ мо́ми; ма́лката мо́ма не ути́ди у ч'е́ркфа, уста́на ду́ма́* [MS,t,33]; ~ *по–гул'а́мојут бра́т га изја́ди смо́квата, на по–ма́лкојут ишта́х му оста́на* [V,PM,28]; ~ *кумот за везми ч'ашата с ракиата, вели: "е добрја ми дојдохти сватови!... Кој не види такос радос, да види, и на по–малките да си радувами, хајрлии, кадамлиа"* [V,PM,248]; ~ *нај–ма́лкојут, кату зна́иши ма́лку да пи́ши, оти́де на еди́н гол'а́м базирѓа́нин* [V,PM,20]; ~ *е́дно дắрво шимши́рово[ и по́д не́го до́бăр ју́нак[ до́бăр ју́нак ли́чин Кắрсте[ и пред не́го ма́лка мо́ма[ ма́лка мо́ма Македо́нка* [ПК,2(257)]; сп. интересна форма за ср. род **малуко**: ~ *му ве́ли: "ама́н, бра́те, да ми даде́ш и на ме́ни едно́ ја́гне на Вели́кден да јам со́с тајфата ми!" Тога́с бра́т му фати да му ви́ка и да гу го́ни: "а́јде, бе́гај от ту́ка ма́луко си!"* [V,PM,147].

**ма́лќут** adj 'малиот'; изр. **нă-мо́жме дă му-сă-фа́тме нă ма́лќут прắс** (*нă–не́го*) (= тој е неспоредливо подобар, поуспешен од нас) [ПК,2(72)].

**малу-млогу** adv в. **малце** (укажува на приближна вредност) ~ *то́јнака на́ бога́тио работи́л ма́лу–мло́гу до три́ годи́на, хи́ч на́ тајфа́та му ни́ту пи́смо пратил, ни́ту харчлắк* [V,PM,108].

**ма́лце** adv 'opp. на 'многу' ~ *викнýве еди́н рибари́н: "Еј чи́чко, е́ла бе!" "Шо́ брă мо́мче?" "А бе́ са́кум дă–мă–извóзиш, рăче́л, ма́лце"* [ПД, 146]; ~ *и тắка́ дунце́а ма́лце ле́п тугáј, тă–апн`ме. Ко́ј умре́, умре́. Апни кру́ши, нăпи́ј–се во́да, а́пни не́што уф–три́те де́на аднóш* [ПК,2(278)]; ~ *дă–сă–вắрниме ма́лце. Ка́ бига́ме, уд–Нима́нци ка́ излизе́ме ни́ă уддéме нă–на́што се́ло, нă–Плắни́ца. Плắни́ца по́–нắтắка́ е, о́на не́ би́ше зắпáл'на* [ПК,2(251)]; — трудната жена кога оди некаде треба да има придружба, бидејќи "*тувари на жена уд малце нешто реа зимуве*" (= не треба многу за да и се случи

нешто) [ТГ,103]; ~ и: **малци** ~ *пу-штиха копите на зелена ливада – копите да попăсат, а они малци да илиндисăт* [МС(В),95]; ~ *Сраули-ца фати да пеи една песна, малци речовита, ама многo гласовита* [МС (В),96]; во контекстот што следува не е сигурно дали се работи за при-лог или за поименчена придавка ~ *зева акалесарницата кумот, благо-славја и здрави: "добрја ми дојдохти, да са здрави и жјуви, да мо и чи-стито, от Бога ризик да имат! Кој не види таков радос, да види, на по–малциту да си радуваши!"* [V,PM,247]; односно **малцă** ~ *кој ѕивгар имă малцă тајфă, нă негу клавă другă тајфă* [МЕ(Р),90].

**малчичко*** adj, n 'малечок' ~ *један ден ја накарала мајка хи да смете дора. Тја как си мела , малчичкото хи братле си играло по доро... го ударила јаче по рăкăтă једно даро* [V,PM,292].

**мал'ка** f 'клас од пченка' ~ *плóдо пóсле му стăнýве куту уд чипи́чка кла́шче, ма́л'ка уд чипи́чка, цăрвéно, ра́сте пу кăрувăто'* (станува збор за тревата **змија́нăц**) [ПД(122)]; - за односниов предмет во југоисточната регија постојат повеќе називи, така при истражувањата во Дојранско запишаме 3 називи: во Ник **мáл'ка**, во Пат: **кубáк**, во Фур **пичéнка** [ПД(123)].

**мамáнка** f **1.** 'цуцла'; **2.** 'брадавица на градата од жена'; **3.** 'виме од крава' [MS,s,64] – односново објаснување од Малецки не е доволно прецизно, веројатно се работи за долните испуштени делови од **вимето** од кои се извлекува млекото.

**мами*** impf 'лаже, доведува некого во заблуда' ~ *тија не са, Стујан, млади ти другаре,[ туку ми са, Стујан, врли сумувили,[ тебе ми те мамат, тебе ми те чекат,[ да т–искарат, Стујан, на бели друмо-ве,[ да те носат, Стујан, они дека сакат* [ТГ,178].

**мамиц** m 'црвче или нешто сл. што се става на јадицата кога се ловат риби'; називот се употребува паралелно со **стрăф** [ПС(Град)].

**манáл** m 'голем сад (бакарен) во кој се оставаат свеќите в црква, свеќник' [MS,s,64].

**манастúр*** m 'христијански религиозен објект, обично в планина' ~ *пујнó вр'ắм'ą идúп калу́јąр исл'áзи ут мана-стúру, утúди на перивóл'у да субирé смóкфи* [MS,t,45]; ~ *ако не ја дадат, мале,[ поскоро да дојдиш,[ абер да донесиш![ Зарем ќи си јодам, мале,[ црно калуѓерче,[ сарај ќи расипум, мале,[ манастир ќи правум* [ТГ,51]; и: **мăнăстир** ~ *русąлúј–сă тúă куту цамąлцúј му–вúкăт... Игрăјáјќи бикóл'ат пу–двóрувито, бéрăт бąкшúже... сúчко ги–пудá-руват, а óни тóо гу–бéрăт зă–цăрква дă–нąпрáват, мăнăстúр ли* [ПК,2 (355)]; сп. top. **Манастир** 'име на локалитет покрај брегот на Дојра-нското Езеро, таму има повеќе **луви-шта**' [КД,65].

**Манастирско Брало** top. 'проширено место на река каде што се **собира** водата и оттаму се изделува и се "управува" кон одреден правец' [ЈИ (СД),155)].

**мáнга*** m 'мангуп, арамија' ~ *два мá-нги ('харамúји') вил'áт "да гу в'éпими на Настрадúн–хóџ'а магáр'ąту!"* [MS,t,55].

**мангáл** m 'плиток бакарен сад во кој се става жар и се користи за за-гревање' [MS,s,64].

**Манго Брјаст** top., bot. (**манго** - погрден збор за циган) - двочлена синтагма од именки, првата со придавско зна-чење (без посесивен зборообразувачки формант, според турски образец)

Серско [ЈИ(СД),155)].

**мáнгуруфóр(ин)*** m 'полицаец' ~ *тук у с'éлуту имáш'и мáнгуруфóри, ш'ту ш'éтаха, брắкаха липутáтки* [MS,t, 2].

**Манда Ѓол'** top. 'мочурлива месност' – синтагма од 2 турски елементи: освен познатото **ѓол'** 'езеро' и помалку познатото **manda** 'бивол'. Првата именка има придавско, посвојно значење (**манда** м. 'мандин'). Овој образец потоа се проширил и во синтагми во кои зборoформите се македонски, Серско [ЈИ(СД),155)].

**манделáјќ** m 'крпче за нос'; сп. **мандúл** [MS,s,64].

**мáндра** f **1.**'ограден простор, трло, заедно со овчарска колиба каде што се молзат овците и се преработува млекото, бачило' ~ *на–стр'ắш'та имáш'и инá мáндра; ч'убáниту ут–стр'ắш'та ги гл'éдаха пукрáј мéш'л'ăнтáта ч'ạ úма и инó д'ắтиици* [MS,t,16]; ~ *утúди на крајó мáндрата, навúка* [MS,t,18]; ~ *кáк видé такá, отúде на мáндрата нéгова, нá чобáните му вéли: "óј чобáни, ýтри хéр–кóј човéк да пýсна, вúа да гу утéпити!"* [V,PM,j46]; ~ *раж'анúната устáнува на нúвата, ја з'éват кúхајúту, ја зап'éват на мáдрата* [MS,t,67]; **2.** top. **Мандра** од тур. mandıra, во истата регија (серско-драмска) се присутни и зборообразувачките варијанти: **Мандрацик, Мандрето, Мандриште** – Серско, Баловиште [ЈИ(СД),156)]; **3.** во Солунско (Градобор) ја запишавме следнава значенска разновидност **мандра** 'билук, крдо (говеда)', како синоними се среќаваат **бăрлóк** и **бил'ýк** ~ *цéла мáндра гувéда кáрăше* (= цело крдо говеда тераше) [ПС(Град)]; **4.** 'рибарите кога ловат во Дојранското Езеро со помош на птици оградуваат еден простор во кој птиците ги гонат рибите, тој простор се вика **мандра**. **Мандрăта** парцијално се преградува за на крај рибите да бидат собрани на тесен простор што се вика **котец**, оттаму рибите просто се црпат' [ПД,126]; ~ *éдно врéме спúја: уф–лувúшчăта, óти ко: стујáл Стáр Дóјран мáндрите бúле нă–гóре... дăлéко и уд–нăдéл'а нă–нăдéл'а си идéле дóма* [ПД, 128]; **5.** fig. 'мноштво од нешто' ~ *нúм зúми тóлко, нé–ј мáндра* (со исто значење: *нé–ј фýрна*) [ПК,2 (72)].

**мáндрăџúа** m 'човек којшто работи на **мандра** (трло), што прави сирење' [ПК,2(72)],[ПС(Град)].

**мандăл** m 'дрвце со кое се затвора надворешната врата, портата', функционира така што **мандăло** се спушта и ја затвора вратата'; сп. *зạмăндáл'аа врáтта ќи–си лéгниме гáаре* (преку тур. од н. грч. μανδαλοσ) [ПК,2(72)]; ~ *мăндăлóс–јă врáтта* (= затвори ја вратата) [ПД(120)]; в. **мăндăлáрка.**

**м'áнка** adj (m || f) **1.** 'мек'; **2.** fig. 'питом, пријатен', сп. **м'éнка** [MS,s,65].

**Манл'оова** top. 'име на место покрај брегот на Дојранското Езеро, каде што се ловело со **влак**' (= поставување, фрлање на мрежа (белвичар) за ловење риби) [КД,61].

**Мантар Баир** top. 'ридна месност' (и двете единици се позајмени од турскиот јазик: **баир** 'рид' и mantar 'печурка'), Баловиште, [ЈИ(СД),156)]. Уште еден пример за присуство на турскиот образец: едната именка без формални белези (зборообразувачки) се јавува во функција на придавка, но има и обратни случаи: **Мантарска Махала** Баловишко [ЈИ(СД),156)].

**мантулúну** n 'музички инструмент, мандолина' [MS,s,64].

**Мạнýш** м. л. име ~ *Мạнýш шó úма адúн сúп, стéл'то му издé... ýче ѓóо–ми–ти* [ПК,2(195)]; ~ *áс уддéх тáм, нạјдéх адиú кулишáне, рăску-*

*па́ме ка́минто, а́ма не́ нaјде́ме ни́што. Ут–та́м се́тне, нaјде́х адни́ уд–Мо́крине, нa–Пaндaли́уф Ману́ш прӑ́ф бӑрче́т* [ПК,2(308)].

**ма́нци** adv 'нешто ва мала количина, сосема малку' [ПК,2(72)].

**Манчова Бук** top. 'падина со ретка шума' (формата **бук** место 'бука' bot. Fagus silvatica укажува на архаичност на топонимот, сп. рус. **бук**) [ЈИ(СД),156)].

**Манчоково лувиште** 'име на место покрај брегот на Езерото (Дојранско), семејството Манчокови таму имале лувиште'; се наоѓа во локалитетот **Сунѓурли** [КД,65].

**манџ'ура́на** f, bot. Origanum majorana 'растение со пријатна миризба, се става во јадење'; сп. **са́пш'иху** [MS,s,64].

**ман'а́** f 'баба' ~ *сӑ ш'тинахуре́са мума́та и вили́ на ста́рата :"ман'а́! да ми дад'е́ш' и́зин!"* [MS,t,63].

**м'aн'е́н(т)*** adj 'сменет' ~ *си млӑ́кна мума́та. ги ви́д'a и ш'анда́ниту м'aн'е́нти* [MS,t,21].

**ма́н'џ'а** f 1.'варено јадење' ~ *с'е́тн'a за ва́р'а тра́хна ('ма́нџ'а ут бра́ш'ну' : прајат ч'а́сту, гу сӑ́хнуват, гу трӑ́јат др'е́бну)* [MS,t,65]; ~ *ги кира́са пу инó кајве́ и пра́в'ат мухабе́т, ч'а́кат да сӑ сфари́ ма́нџ'ата* [MS,t,54]; ~ *"и́ч' ни ја́ди, гла́дин за си л'е́гни, то́с в'е́ч'ер, да му зака́рам го́р'a инó бл'у́ду ма́н'џ'а"* [MS,t,37]; ~ *"ош'ти н'е́ма за ни дад'е́ш' дај–д'е́ми?"* *"Н'ӑ́ј варе́на ма́нџ'ата о́ш'ти"* [MS,t,55]; н: **манџа*** ~ *"ско́ру да ми даде́ти да ја́м, ча мо́шни сам гла́дин! И не́мој гле́даш кеба́рски ма́нџи: што да е јаз ја́м"* [V,PM,24]; ~ *Има́ло ре́ка, уф–та́а ре́кта пу–кра́јта нӑкӑлде́ли–си тинџири́нта, нӑпрӑви́ли уџа́ци, си–тури́ли ма́нџи дӑ–ва́рӑт* [ПК,2(321)]; ~ *един ден порӑнчја на бата да тури на манџјата зехир, да го утруи дјатенто* [V,PM,158]; односно **ма́нжа** ~ *и на една́ о́дае фие́тре и́машја зла́тна суфра́ и позла́тни сто́лове, и фсје́когá и́деха да еда́т фие́тре. И на́ софра́та и́машја ца́рцки ма́нжи* [V,PM,259]; **2.** изр. **шӑрла́н уф–ма́нџа** (се кажува кога некој е натраплив) ~ *о́н се́где–ј шӑрла́н уф–ма́нџа, се́ сӑ–пра́ве от на́ј–но́го зна́а, (от) на́ја́рно–ј не́јнито* [ПК,2(212)].

**м'а́ра** f 'мерка, размер за тежина, должина, ширина' ~ *м'а́рими сӑс мутуви́луту, ко́лку мутувила́ за гу трӑ́гними пла́тнуту и с'е́тн'a нас м'а́ра јӑ ут'е́гнува́ми* [MS,t,6]; изр, **з'е́ва м'а́ра** (= измерува) ~ *и там з'е́ват м'а́ра ут гринди́т'a; фа́ш'тат т'ем'е́л'а, ги дука́руват дур на д'уш'ам'е́ту* [MS,t,44].

**Мара Полена** top. 'планинска долина' (уште еден случај на употреба на именка во служба на посвојна придавка - според турски образец) – Зилјаховско, но сепак: **Марина Вода** 'чешма, наоколу шума' [ЈИ (СД),157)].

**Ма́ра** 'ж. л. име запишано во Кукушко' ~ *си–нӑпрӑви́ кӑ́шта та́м, Благо́јуфгра́т. Ќе́рка–му гӑ–жини́ та́мӑ, не́ гӑ–зна́јш – Ле́та. Се́тне На́да, Ма́ра. три́ ќе́рки и́ма* (случај на додаток за место без предлог: **нӑпрӑви́ кӑ́шта та́м, Благо́јуфгра́т** – посебност позајмена од балканската јазична алијанса) [ПК,2(324)]; ~ *гу–зӑтвури́ли уф–ӑдна́та удáјчка и Ма́ра ко–пе́че, ма́јкӑ–ј ќ–о́де нӑ–пӑза́ро, ќи–до́нсе саму́ни, ќи–ја́т* [ПК,2(254)]; во Гевгелиско како варијанта на **Марија** [ТГ,114].

**мара́з(с)** m ' m 'хронична болест' (тур.) [ПД,134]; ~ *та́а мо́ма си и́ма не́куј мӑра́с* [ПК,2(76)]; [ПД(134)]; ~ *му вели́: "што прода́ваш, господи́не?"*

*И тојнака удреви: "јазе, дивојку, хем смокви продавам, хем сам хикимџиа – стар мараз излекувам". Царјувата мома имаши стар мараз: никој (м. 'некој') хикимџиа не можиши да познај, што мараз беши* [V, PM,29].

**маразлив*** adj 'тој што често боледува, болешлив' – на 31 август, пред изгрев на сонцето **маразливите** деца ги поминуваат низ **сребрин, Бугуројчин појс,** што е своина на црквата (во Гевгелија), со верба дека Богородица ќе им помогне да бидат здрави [ТГ,75]; – кога детето е слабо, суво и не напредува, тогаш се кажува дека е **маразливо**. Под зборот **мараз** се подразбира внатрешна болест, во цревата и во стомакот. Таквото дете го носат по лековити извори и бањи. Му даваат како лек мед измешан со истолчено семе од растението **гингер** (од семејтсвото Lapa Minora) и 'ржана вода. Некои спремаат чај од растенијата **арамијска трева** и **кантарион** [ТГ,124].

**Марангозови Ниви** top. 'ниви во Зрневско Поле' (сп. тур. marangoz= мајстор, дрводелец) [ЈИ(СД),157].

**маргарит** m 'скапоцен камен, бисер' ~ *и кату ја виде мајка й, много са зарадува, хем плакаха и двата: от момините очи безер си ронише, от устата й маргарит са нижиши* [V,PM,219]; ~ *нај–после дојде времја за да си пои чобанот. Фати царјут да му дава дар злата, маргарит и други царски работи* [V,PM,170]; ~ *на скалата го беха ч'акали до хил'аде душа, хем от скалата до неин конак беши постелана сè многоцен камин и маргарит на земјата* [V,PM,172].

**Маргариттасово лувиште** top. 'име на место покрај брегот на Езерото (Дојранско), семејството **Маргариттасови** таму имале **лувиште**'; се наоѓа во локалитетот **Орео** [КД,65].

**Маргу** 'ж. л. име запишано во Солунско' ~ *и царјут са почуди, от дека толку алтани фати. Царјут му намаз дапото на килото сос катран и гу дадè на Кира Маргу* [V,PM,18].

**мари** interj (за обраќање кон суштество од женски род) ~ *"ш'ó казуваш', мари, еш'ти ми ја дражч'иш', ни викнуваш' забитинут, ш'у–и дол ... да ја заколи"* [MS,t,84]; ~ *иди мап'џ'ó–ји, ја гл'еда, лиж'и: "стан' , мари ж'ену, да појми"* [MS,t,13]; ~ *"да б'агами ... ч'ạ татку–ми и–двата за на заколи" – "ш'ó казуваш', мари!"* [MS,t,84]; ~ *вели на жена му: "мари жену, утри да ми кладеш л'ап аф торбата! Јазе ки си ида да терам касмет'ут ми"* [V,PM,31]; ~ *вели на жената му: мари жену, јазе ки идам на Стамбол. Имам един брат та ми пишиши от некни, да му купја една кашта* [V,PM,25]; сосема ретко ќе се сретне и во обраќање кон лице од м. род: ~ *му вили Настрадин хоџ'а на фурнарину...: "Мари, јала да ид'еми! вид'ạ, јас как т'ạ курталисах!"'* [MS,t,57]; в. **мори**.

**Маријче** 'ж. л. име запишано во Гевгелиско' ~ *Маријче, тенко, високо,[ немој ми врваш низ двори,[ ним ми раздигај јадови,[ јадови мои дертови,[ чунки са малце мојите,[ а што да правум и сус твоји?"* [ТГ,100].

**Марин** 'м. л. име запишано во Солунско' ~ *утрината си научиха базирѓанину, как чилиби Теодорак донел невеста от Европа. Фатили да хождат, да го чистин'асоват. Отиде първо Марин базирѓан* [V,PM,164]; ~ *Марин му вели: "ах господине Теодораки, много ти жал'ам, хем јазик на тебе! Отдека ја најде*

*таја кахпеа та ја зема за стопаница да ја имаш?"* [V,PM,166].

**Маринова ограда** top. запишан во Драмско (од Ј. Иванов) 'градина, бавча' [ЈИ(СД),156)]; спомнатово значење (градина во близина на населба) се среќава како топоним во повеќе македонски говори, независно што основното значење на гл. е: 'оградува, ограничува извесен простор со плет и сл.', сепак и спомнатово вторично значење е старо, бидејќи го среќаваме во други словенски јазици, пр. во чешкиот јазик (zahrada).

**марифет*** m **1**. 'умеење, мајсторство' ~ *тога́ оти́де и Кулу́ф на ој́ска, и Го́спод му даде́ ја́кос млогу и марифет: са чипи́ опбаши́а, от опбаши́а ју́збаши́а и про́чее* [V,PM,9]; ~ *тогас тојнака му отговори и му приказа таја приказка... тогас татко му са почуди, какоф марифет си научи син му* [V,PM,36]; ~ *Јазе имам адет да чинам млогу марифети; аку можите марифетите да ги свӑршите виа, да ви га дам момата"* [V,PM,45]; и: **морафет** ~ *му вели: "Ах татку, милин татку! Друга жена, што ки земиш, не знаиш, каква ке да излези... ти са мол'а да земиш таја мома, која мене ме изуча толкус морафети* [V,PM,275]; **2**. 'подлост, измама' ~ *от мӑра час сетин и тојнака си разбуди и, кога виде, ча марифет му чиниха, фати после да ги тера и ги прифтаса на пӑтјут...* ~ *и другиот Грӑк рече: "ах, побратими, не знаиш, ч'а и јазе ишт'а да ти река, да му го сторими тос марифет на бӑлгаринот"* [V,PM,178]; и: **мӑр(и)фе́т** ~ *а́рно–а́ма ади́н де́н нивéстта гу–пи́те де́тто: "сус–кӑкви́ мӑрифе́те мӑ–зима́ ме́не?"... "Не́–е, и́ли ќи–ка́јш ус–кӑкви́ мӑрфе́те мӑ–зима́ и́ли ќи–сӑ–вӑ́рнум"* [ПК, 2(264)].

**марифетлиа** adj 'тој што умее, што е способен' ~ *детето сос гласот му хранини сичката тајфа, и најпосле са чини детето вреден човек и млогу марифетлиа за сичка работа* [V,PM, 40]; ~ *фати да плаче, ама колај немаши; туку заедноч прати двамина л'уди, които беха млогу јаки и марифетлии млогу* [V,PM,63]; за ж. род: **марифетлијка 1**.'девојка (жена) што умее да сработи убаво различни работи' ~ *виде́–ли не́каа а́рна мо́ма... мӑрфитли́ка, зна́ј ќи–зе́ме вира́н чове́к* [ПК,2(152)]; ~ *рече на нај–малката мома: "скору, синку, да идиш сос нашут зет, ча двете ти сестри на зл'а палитјаха, хозмет да им чиниш!" Ама нај–малката мома беши нај–хубава и* **на–марифетлијка** [V,PM,62]; – случај на употреба на скратена форма на партикулата 'нај' > **на**, што претставува влијание од влашките говори, иако претходно односнава партикула тие ја позајмиле од македонскиот јазик; **2**. 'итра, снаодлива' ~ *тогас царјувут син, кату чу, сакаши да пукни от јад, отиде на мајка му, га вели: "мале, не ти вел'ах јазе, ча беши мома? Ама беши млогу марифетлијка, та не можах да га позна"* [V,PM,73]; **3**. се употребува и со негативна конотација, сп. **мӑрфитли́ка** 'девојка (жена) со неморално поведение' [ПК,2(76)].

**маричка** f, zool. Coccinella 'инсект со црвени крилца и црни точки – божја бубалка' (Дој), во соседното село Пат (се наоѓа преку Езерото, во границите на Грција): **уч мара** [ПД(124)].

**Марков*** adj 'нешто што му припаѓа на Марко' ~ *кату излезе оданӑд, најде чешма, на чешмата беши Маркова керка: кату слӑнце светиши,*

*кату месичина греиши, сос сребарни ибрици вода налјаваши* [V,PM,77]; ~ *Грујо Шкиндерлија сос Маркувата керка отиде на стар Хајдара, му вели: "ету, побратими, га земах онаја, што саках"* [V,PM,77].

**Маркова Бајна** top, f 'име на место (извор) во Еницевардарско' ~ *на во извор пăтниците пазарејна... гу велјат "Бајната", друзи па ут Водин ут та страна* – **"Маркова Бајна"** [МЕ(Р),69].

**Маркова Скала** top. 'висока карпа на излезот на р. Струма од Рупелската клисура' [ЈИ(СД),157)]; (стариот збор **скала** во македонскиот стандард е изместен од **карпа,** сп. рус. **скала**).

**Марковица** 'име на жена според името на мажот' (во случајот Марко) ~ *Марковице, бре млада невесто,[ засукај си скути ем ракаве,[ измеси си ду девит пугачи,[ исукај си ду девит баници,[ испечи си уф мисур кукошка* [ТГ,177].

**Марку** 'м. л. име' ~ *тјанака му вели: "јазика хазăр сам за тебика, ам аку ти познае татку ми Марку, и тебика и меника ки ни погуби"* [V,PM,77]; ~ *кинисал Марко да шете,[ да шете село да гледе;] пу него Струма невеста,[ еј, што му веле гуворе:[ "Врни се, Марко, ступано,[ врни се малце пучеки!"* [ТГ,53]; ~ *дури да идат халајките да кажат на татка и Марка, тојнака баја мегдан зема сос момата. Марку вјахна на неговата којна, зема и тешка бозлугана* [V, PM,77].

**мáрмару** n **1.** 'мермерна статуа' ~ *прумúнаха л'уд'éту; тóј стујáш'и халúс мáрмару* [MS,t,78]; **2.** 'камен мермер' ~ *здигнá пот скáлата што бéши мермéрот, најдé кл'ýчовиту, отворú магазúата... си најдé сúчките дéлви пăлни алтăни* [V,PM,18]; ~ *тогáс богáтиот пот скáлата здигнá едúн мермéр кáмин мишаилúа;... гу земá кл'ýчот и отворú неговата магазúа* [V,PM,17]; и: **мермер** ~ *тјáнака отúде, сóс едúн тáс мáнџа фрет аскéрјут гу нáсúте... и тогá фатú ги двéте и мнýки, ги зачукнá, и двéте мермéр ги чинú* [V,PM,143].

**Маркувци** pl. 'фамилијарно име запишано во с. **Бугуројца,** Гевгелиско' – на средниот ден од празникот **Вилигден,** во дворот на црквата, на лицитација се купуваат икони што ги продава клисарот; интересно дека семејствата секоја година ги купуваат истите икони, т.е. истите светци: **Ѓориќајви** секогаш го купувале *Св. Танас,* **Гошувчуви** – *Св. Вашил',* **Маркувци** – *Св. Лазар,* **Попувци** – *Св. Параскева.* Објаснувањето за ова е следново: "*Така сме запамтиле уште од дедо, уд старо време*" [ТГ,62].

**Мáрно Пóле** (< **Марино ...**) top. 'име на место во Пиринска Македонија низ кое поминале бегалците кога се повлекувале од Егејска Македонија' ~ *му–зúмăт кубúлта и бúл' нă–мóсто гу–кăлвáли, дą–нé–ј избéгин ут–вујнáта. Зимáме кубúлта и нă–стигнá нă–нас нă–Мáрно Пóле* [ПД(124)].

**Марсол'кирово лувиште** top. 'име на место покрај брегот на Дојранското Езеро, семејството **Марсол'кирови** таму имале **лувиште** (= рибарска колиба, се прави на колови во Езерото)'; се наоѓа во локалитетот **Рофка** [КД,65] – сп. **марсол** = излачевина од носот.

**мáрта** f **1.**'третиот месец во годината, март' [MS,s,64]; [ПС(Град)]; [ПД (Фур)]; ~ *сечко сече, марта дере, април носе кожи да пурдаве* [ТГ,7]; **2.** 'исукани два конца (црвен и бел), спроти први март младите, особено

девојчињата си ги врзуваат околу вратот, или на раката, и ги носат додека не се искинат, тогаш ги ставаат под бел камен, верувајќи дека нема да "ги фати сонцето" и дека ќе останат бели' [ТГ,42]; **3.** изр. **куту мáрта-ј** (се кажува за нестабилен човек) ~ *бп–еј куту мáрта, сјáа сă–смéе, пă–аднóч ќо–вíјш сă–пăл'утíл* [ПК,2(171)].

**мартин** m 'име на третиот месец во годината – март' ~ *кулужек, сечко, мартин и април ка одиле, рекле: "Аде да му истепиме на тоа ќаа девит ил'ади офци!"* [V,PM,293]; ~ *ет ти го Мартин гу прастрител, му рекал : "Поможи Бог, ќаа"* [V, PM,293].

**мартúн'** m 'оружје' [MS,s,64], сп. **пушка мартинка.**

**Мартинци** 'овој празник го викаат уште и **Вăлков празник**, се слави три дена'. Утредента по празникот **са пулазуве**, а тоа е поврзано со верувањето дека среќата во куќата ќе ја одреди тој што прв ќе дојде: каков **полаз** има (**арин** и **лек** или **лош**). Во деновите на односниов празник не треба да се фаќа оружје, бидејќи и самите **Мартинци** се наоружани со **мартини** (сп. *мартинка пушка*) [ТГ,77].

**мáртир'** m 'тој што потврдува нешто, што сведочи' [MS,s,64].

**мартирúса*** pf 'посведочи, потврди некоја вистина' ~ *и му вилú на иримбúцит'ạ: "ви да мартирúсати зарáт м'éн'ạ, ш'ту м'ạ уклавá тóс ч'увăк!"* [MS,t,18].

**Мáруш** 'ж. л. име' ~ *Мáруш бúше жéна пă–Андријáн амáлино* [ПК,2 (72)].

**Марушка** 'ж. л. име запишано во Гевгелиско' [ТГ,114]; ~ *Мăрýшка а–вúкаа тáа ду–нáс..., шó–ј пубилéе óчте, шó уќурвé;* [ПК,2(76)]; в. **Маруш.**

**Мáрча** 'л. ж. име' ~ *сéјше ду–нáска, дóлце ду–Вăртинта чéшма, нóго бúа дукáпани* (бедни) [ПК(Гăр).

**Марчово Ториште** top. 'падина, ниви' по л. име **Марчо** (Марко); основното значење на **ториште** е 'место каде што се собира ѓубре од животинско потекло, а потоа се користи за ѓубрење на нивите' [ЈИ(СД),157)]; сп. **тор** 'измет од животни'. Називот е присутен во јужнословенските јазици (бугарски, српски, хрватски), додека во РМЈ не е регистриран.

**марш** interj 'мавни ми се' ~ *јас сум прăкăрáл ду–сéга нóго. Јáс, вúкум, кá ќи–уткáрăх пă–грáдо дă–пурдáм, мо стóка, сă–набéрăт кулу мéн чувéци. Шо бé, сúте џăмбáзе ќи–вă–пр`м пă–мóјта, мáрш ут–тýка* [ПК,2(241)] – случај на употреба на перфективен презент: **сă-набéрăт** (м.: 'ќе се наберат').

**мас** f **1.**'стопена мрснотија од свиња' ~ *(тăкá) вúкăме пă бишкóвăта мáс, слéпа мáс* [ПД(119)]; ~ *сăс нóго кóри дибéли, сăс–сúрне, сăс–ýрда, сăс свúнска мáс, тáа ú вúкăт ќóрпиде* [ПК,2(245)]; **2.** 'маслац што се добива со преработка на млекото' [ПВ(Кр)].

**маса** f 'дрвена направа на која се јаде и сл.' [ПС(Град)]; ~ *óде, нáј–уф–глáвăнто каавипé сéдạт гуспудáта пă–м`сте, áј и óп сиднýве пă–дрýга мáса, сáм* [ПК,2(267)]; ~ *и флúзăт уф–аднá грăдúна, дéка нéма нóго нарóт и сéднăт пă–аднá мáса, си–пуприкáжвăт зă–л'убóв* [ВК,282] – уште еден случај на употреба на перфективен презент: **и сéднăт нă-аднá мáса.**

**Масал Камен** top. 'карпи и ниви наоколу'; според преданието на карпите се собирале селските овчари и си кажувале приказни' (сп. тур. masal

'приказна'), Драмско [ЈИ(СД),157)]

**мạсле́нце** n, dem. од 'масло' ~ *пу–е́дно вре́ме ричéл: "ми сă–óде пу–нýжда" ... и пăпрăвúл такá. Тиă прăмăт`рто ричéли: "зилéно мạсле́нце, бóгуво мạсле́нце"* [ПК,2(346)].

**ма́слина** f, bot. Olea europaea 'медитеранско маслодајно дрво; плодот од тоа дрво' [MS,s,65].

**маслинкă** f, bot.**1.** в. **ма́слина** ~ *овчаро в сăпдăко през сăрцето гледал и видел, чи па корема имала пишан маслипкă. Сетпе, като тја заспала, изл'ал от сăпдăко, зел хи гердапо* [V,PM,281] – во контекстот среќаваме употреба на именка како атрибут на друга именка: **нишан маслинкă**, според турски образец – за ова в. во граматичкиот дел; **2.** 'брадавица' – според Малецки [MS,s, 65], сепак овде е потребно дообјаснување, имено: **маслинка** е фактички еден вид мал црн израсток на кожата, личи на брадавица, но не смее да се кине, бидејќи може да биде малигна (брадавицата е поиспакната и не е црна) ~ заплашила го јако и му рекла: *"Ил право да ми кажеш, как виде пишјапа, маслипкăтă, пă женăтă па това ч'ул'ак и как хи зе гердапо, ил шта ти отсека главăтă!"* [V,PM,253].

**Маслинката** top., bot. 'рид, ниви' (топонимски назив според името на јужното растение **маслина)** Валовиште [ЈИ(СД),157)].

**ма́слу** n **1.** 'вид мрснотија, низ продукт, што се добива кога се "чука" матеница' (при обработка на млеко) [ПС (Град)]; ~ *уд млéкăто шó ќи–сă–искáре, шó ки сă чýке мăтăпúцăта, то–ј мáсло* [ПД(119)]; ~ *ја затвориха три депа и три поќа, после три депа ја извадиха вупка, ја беха памазали масло по лицето и по сичката спага и вездеп ја дражаха па слăпцето* [V,PM,195]; ~ *за ипá тапс'á баклавá ... идпá укá мéт... стó дрáма пиш'иш'тé, пулувúп укá ш'имигдáл ... с'éтп'ạ ипá укá мáслу* [MS,t,8]; ~ **и́ма кра́фцко, óфчко (ма́сло)** [ПК,2(73)]; **2.** изр. **по́виќе да́ра, не́гли ма́сло** (се кажува кога од некоја работа нема добивка) ~ *тáа пáшта излизé пу–рудпúпски, пóвиќе дáра пéгли мáсло. Арпо си–зпáм áска, ус–рудпúпа дă–си пéмум зúмпе, дáвпе* [ПК,2 (188)]; пр. за употреба на сврзникот **негли** со значење за спротивност; прашање што побуди дискусии, во некои се негираше ваквата употреба (за ова поопширно во граматичкиот дел).

**м'ạсóтузáпус** (и: **ме́снати за́пусти**) m 'деновите меѓу празниците Божик и Месници' [MS,s,65].

**мастра́ф** m **1.** 'потрошени пари за некој настан, пр. за именден, свадба и сл.' ~ *гулéм мастрáф* [MS,s,65]; ~ *папкум и уставијă дă–ј рăботăт бијлиците сами, оти субајште му клавиа пă исапут пă бејзте погу мăстраф* [МЕ(Р),89]; ~ *му–купú пúви, уд Рáдуво пúви му–купú и ут–тýка, му–рăздилú... Нă–пáс супрé, е–пă úма и мăсрáф... дă–дóо рéт сéга ут–кá умрé тáтку–мо, дă–тéрăт грóбпипа... ут–тúạ пúви с–уддéл'ат тúă* [ПК,2(286)]; **2.** 'работи што се ставаат во некои слаткиши (јадења)', пр.: *шó мастрáф трибýве зă–бăклавá ?* [ПК(Гăр)].

**мастрạфли́а** adj **1.** 'тој што троши многу пари, обично за дотерување' ~ *Ќи́рто–ј пóго мастрạфлúа, сé–ј пạтóкмип* (= дотеран); **2.** 'јадење за кое се потребни скапи состојки' ~ *бạклăвáта–ј пóго мạстрăфлúа* [ПК (Гăр)].

**масу́р'** m 'стебло од растение што внатре е празно, во конкретниот случај парче трска на кое се намо-

тува преѓа – цевка' ~ *и з'éвам óснува пáсму пу пáсму , гу врăзувам на чумáку; и клáвам идúн масýр' на снувáлката и фáш'там да м'áтам* [MS,t,7]; ~ *ги з'éвам патúтрит'ą, ги з'éвам хумóтиту, ја з'éвам кр'ằпката, гу з'éвам и круснóту, субúрам и масýр'ą* [MS,t,7].

**м'áта** impf (в.**метне**) **1**.'фрла' ~ *д'ằт'ąту му прáви на тáтку–му: "ми ни дáваш', тáти, мрăва парú, да јáхна кóнʼу, да пóја на дрýги силá, да м'áтам парú на зим'áта"; ~ јáхнува д'ằт'ą кóнʼу, прумúна прис силáта, м'áта парú и л'уд'éту ут дóлу бирáт* [MS,t,20]; ~ *стóриха ч'ивúја ... и фáт'ąха да рúјат. Рúјат сăс прăнч'кит'ą, ја м'áтат прăстá сăс ш'импúт'ą* [MS,t,48]; **2**. 'пука оружје, топ', сп.: *ги спрáтиха дур на пампóру ... ги апухиритúсаха инсáну ... и фáт'ąха тóпуви да м'áтат баа, баа* (почнаа топови да фрлаат = пукаат) [MS,t,13].

**матáн** (и: **бијанúца**) m 'она што останува од млекото кога ќе се извади од него (со чукање) маслото – матеница'; сп. **ч'ýкану мл'áку** [MS,s,65].

мáтима f 'лекција' ~ *ти за ји вилúш': "дáскалу м'ą клáди млóгу мáтима за да н'ằја"* [MS,t,31]; ~ *господáро, кату гу видé дéтето, му вéли: "а брé сúнку кáк отúваш сóс матúмата ти нá скóл'уто;"... и мóј му вéли: "áх, господáр мóј, млóгу добрó си чинúл на мéника, и јáзе вредéн си показáх нá мáтимите ми"* [V,PM, 150].

**Матицата** top. Валовиште [ЈИ(СД), 157)] (овој назив со основно значење 'извориште, глава на река' е нашироко познат во македонската топонимија, пр. го имаме запишано во струмичкото село Вељуса); секако основното значење е 'мајка'; сп. изр. **мáтка му-уждúре** (= се кажува за некој што е поуспешен, подобар од некого) [ПК,2(179)].

**Матруната** top., bot. 'ниви' (местото почнало да се именува според називот **матруна** - назив за еден вид круша што раѓа крупни плодови) Валовишко [ЈИ(СД),158)].

**мáтурца** (и: **матурица**) f, zool. Sus domestica **1**. 'свиња што има мали прасиња' ~ *áдна мáтурца си–ј издé бишúлта (кá рабóтąх уф–куликтúво);* **2**. fig. за дебела жена ~ *мáтурцо н'адна* [ПК,2(73)]; [ПС (Град)].

**мáтурка** f, bot. *'трéва, нóго гă–јáдăт óфците'* [ПК,2(73)].

**мáтурка*** f'сад за вода од алуминиум, погоден за носење, се закачува на појасот; во минатото дел од опремата на војниците' ~ *и–сă–нучúа ф–нáс от úма рăкúа, вáрăхме пу–пéтстóтни кúла рąкúă, ут–цăрнúци, и кут нă–вóда úăт с–мáтурките. Пу–пéчéс дýши зúмăт мáтурките, дóт, нăпằлнăт* [ПК,2(223)] – примери за перфективен презент: **зúмăт мáтурките, дóт, нăпằлнăт**.

**маќедонски** adj 'нешто што се однесува на Македонија' ~ *пујнó в'р'ằм'ą на маќедóнскију цáр' на Филипáта му пýсна... идúн кóн' сăс вóлска глáва* [MS,t,59].

**Маќедунúја** top. ~ *и тáтку–му тугáс му дáди дувáта и му р'éч'и "брằкај ш'арóка з'éм'а, Маќедунúја т'ą ни з'éва т'éб'ą!"* [MS,t,59].

**м'аýка** impf 'подражавање на гласот на мачка' ~ *м'аýка кóтка* (= мачката мјаука) [MS,s,65].

**махалá** (и: **мала**) f 'дел од градска или селска населба, маало' ~ *тáм, д'е вр'ằвиха, му т'éкна на паш'áта, гу пúта ч'урбаџ'úјата: "тýк у вáш'та махалá инó бáмбаш'ка úм'ą ч'ýх"* [MS,t,48]; ~ *и кога за кинисат да подат да и л'атат колачинтатја,*

*(ки) ги носат момите хем пејат, да на друга махала ки запеват да а пекат* [V,PM,247]; ~ *сăс тáблата на главáта да ш'éта пу сукáциту, да вúка пу махалáта: "пуртукáла! пуртукáла!"* [MS,t,26]; и: **мала*** ~ *имáш'и на малата идúн триндáфил, тас мумáта искулáсуваш'и ут скул'óту* [MS,t,52]; ~ *имáш'и на мал`та идúн триндáфил, тас мумáта искулáсуваш'и ут скул'óту* [MS,t,52]; топ. **Јенú Маалé** 'турска населба – кога постоел Стар Дојран' [ПД,134] – турц.; ~ *е, мал'те сă–вúкаа: Туртýрка – аднá, Туртýрка Малá, Чирпúиш Малá сă–вúкше дрýгăта, úмше и Гирáно, Гирáн сă–вúкше дéк бúă диќáнчăта, óн бúше срéт сéло* [ПК,2(217)]; **3.** изр.: **нă-мáала бих** (= бев на разговор кај комшиките); **мáалта гă-дúге** (се кажува кога некој многу гласно вика, се расправа) ~ *снóшти мáалта гă–дигнáте, шó бúше тóо вúкне у–вáска, ус–кóј сă–рăспрáвăхте?* [ПК, 2(175)]; **вăрúне уд-мáала** 'се кажува за предмет што не е најпогоден, но сепак може да се употреби, т.е. нé ослободува од барање од соседите (во маалото)' [ПК(Мор)].

**махмуд'é** (и: **махмуџ'é**) n 'декоративна пара што обично девојките ја носат обесена на врат' [MS,s,63]; во Гевгелиско: **мạ(х)мудúа** 'златна монета со вредност од 129 гроша' [ИГ,127].

**махмузи** pl.tt.'дел од коњската опрема, во **махмузите** јавачот си ги става нозете (чизмите) и го удира коњот за да побрза' ~ *тогај вјахна и дјатето на бăрза таткова му кон'а приминепт, уружен кату зепт, и еднош кату изл'ал вăнк да удри пес махмузи на кон'а, кон'ут кату пиле летна* [V,PM,183].

**махне** pf **1.** 'фрли нешто со движење на раката' ~ *кату чу таа букосвиец, земал един камин и гу махнал; падна каминот покрај нихна бăрзоходеца* [V,PM,46]; и: **мáне** ~ *ќутéк, ќутéк, гу–спрустúрăт нạ–вăлко, гу–искáрăт ут–врéјкăта, гу–мáнăт нă–тăкá* [ПК,2(267)]; **2.** 'даде знак со раката (главата)' ~ *му–мạхнáх, áма нé–м видé* [ПС(Град)]; **3.** 'отстрани, набрка (некого)' ~ *да гу мáхнат Тýрч'ину* (да ги набркаат Турците) [MS,s,63]; ~ *отишле на царут, му рекле: "Царо! Да ни дадиш пари". Царут им рекал: "Манајте се ут тука, голоташе!"* [V,PM,...]; ~ *дујдéл нéкуј џандáр тýрски ус–кóјн... а нă кумúтин имáло дóма уф–нáс... Мáјка ричéла: "Мáни–се ут–тýка, ќи–тă вúде Тýрчино, јá ќá сă вăрте нăвáки"* [ПК,2(320)]; **4.** 'униште, убие' ~ *зă–врéме нă–бéгăнто мáјкă–му и тáтку–му Гăрците ги фăтúли и ги–зăтвурúли уф–кунáкут, áма сéкаа вéчăр пу–двă–трýјца мăнувáли кóј му–причéло* [ПК,2(304)]; **5.** 'кога птица ќе ги придвижи крилата и ќе летне'; **6.** – **(сă)** 'се истави, си замине' ~ *кóлта мо–ј тýка, áма дéк уддéл?!" – "Уд–дéк дă–знáјме, се–ј мăнáл тýк нéгде"* [ПК,2(337)]; ~ *тогас тóј му вéли: "áјде мáхни си от тýка, барлив човéк!Дéка ти сам видéл јазе тéбика?* [V,PM,8]; ~ *тогај си махна от него јуда та там, гиту вăрви па детето на друго место, па му излева напрет с друг тебдил* [V,PM,8]; ~ *и сă разјăж'да тáтку–и: "скóру да пóш' при н'éгу, да ми сă мáхниш' ут кăш'тата"* [MS,t,84]; и: **мáн (сă)** ~ *тóј ја гóни: "мáн' ми сă утýк! т'éс м'ạ настúсаха да с'ă тóј за м'ạ прóкóпса!"* [MS,t,37]; ~ *гу пúте: "шó бе чóрбăџи, ти нú јáдиш, нú пúјш, шó úмиш?" "Мáн сă ут тýка!" – му рéкăл вóа* [ИГ,111] – имаме скратен императив,

без наставка; в. **маа.**

**махрим** adj 'тој што е напуштен, изостанат' ~ *и еднош кату изл'ал вăнк да удри пес махмузи на коп'а, коп'ут кату пиле летна и се загуби отпред них. Те останаха жални тăј махрим и беха расипали бракот без ниvјаста* [V,PM,183]

**махýна** (и: **маýна**) f 'лаѓа што не користи платна (едра)' [MS,s,63].

**Маца** 'ж. л. име запишано во Гевгелиско' [ТГ,114].

**мáцка** f, zool. Felis domestica, в. **мáчка** [MS,s,63].

**мац-мац** interj 'извик за вабење мачки' [ПД(126].

**мáцу** n 'собрани лисје од тутун наредени во бале' [MS,s,63].

**мацýка** f 'детска цуцла'; сп. **мамáнка** [MS,s,63].

**мáче** n, zool., dem. од 'мачка' ~ *а, тóо мáчто óде, тúạ кóпăнто шó–ј фăркăт, зúме, адна рúбичка–двé, дă–с пугóде, уф–тáа рúба пăрстăно* [ПК,2(265)]; ~ *гléде вăртăт гувéта, глéдạт аднó прăкăршăно мáче. Шăрéно мáче. И тạвá мáчто о–фá-ште у–стáпо, гу–кláве уф–џéбо* [ПК, 2(262)].

**мáчинце** n, zool., dem. од 'мачка' ~ *кá уддéла уф–тáа вудиниџта имáло: áдно кýчинце, áдно мáчинце и áдно питéлче. Кýчинџто, мáчинџто и питéлчто гă–прăчикáли* [ПК,2(285)]; ~ *сестрите ú, ка и виделе, оти такви деца родила, и уткрале и ú клале две мачинцијна. Двете деца и затвориле уф един ковчег, и фăрлиле уф един ѓол* [V,PM,267]; во Фурка запишавме: **мáчăнце** [ПГ(Фур)].

**мáчиц** m, bot., Papaver rhoeas ~ *тúạ бýлките шó–сă, ус–џăрвéнте лúста, шó пáѓăт. Тúа кá сă–млáди, бúте уф–мáрт мéсиц ги–бéрăт зă–дúво зéле* [ПК,2(73)].

**мáчка** f, zool., Felis domestica 'домашно животно, ја чува куќата од глувци' [ПВ(Кр)]; ~ *и тóјпака му вели на децата: "а брé дéца, заштó ки га утéпити тајá мáчка? Нá ви пéт парú, дадéјти ми а мéни!"* [V,PM, 109]; ~ *то: ричéл: "Нă–тéп пó–дибé-л'о:". – "Нé–ј, цúцкăта–ј, ричé, мáчкăта грăбнá гăлăбо"* [ПК,2(73)]; ~ *утивáл нă–лóф, кáтăдéн јáрбици нусувáл, гăски, шó ќи–утипáл сé нусúл... Е, рéкла та: женá–му: Ти дупсé, вăл'áл гăлăбе, јáрбици, áма мáчките г–издéли"* [ПК,2(258)]; во Солунско: **мáцка** [MS,s,63].

**мáч'ка** impf 1.'притиска, гмечи' ~ *пáјди идúи кáл, гу закувáва мýл'ạту дур па кур'éму у каló п'éтрạ и тáм гу мáч'ка с'é инó* [MS,t,34]; ~ *утúва пáк дýр на каló, гу закувáва мýл'ạту дур па кур'éму и гу мáч'ка тáм* [MS,t,36]; 2. 'убива, уништува со притискање' ~ *и приз ониј пăт млогу аскер вăрвјаши и млогу от онна мрави са убиеха: едни сос кони ги мачкаха... ги утепуваа* [V,PM,96]; ~ *после жената му просиши да си хранини. Нај–сетне отишла покрај един зид, падна зидот, ја мачна. Тамо умрја и тја сос лош'а умирачка* [V,PM,170]; 3. 'става тенок слој по површината на нешто' ~ *áс зимáх дă–сă–мóчум, стéнки, стéнки кулку една лăжúца мạлéнка... прáво уф–рăџте, му–мáчкиме на–ýстта нă–тóо брáтчто. Му–мáчкиме нă–ýстта дạ–зáпре пúскăнто, дă нé плáче, дă не–н–издáде* [ПК,2(358)].

**мачле** n, zool., в. **мачинце** ~ *рéкоха на бáбата: "когá ки рóди, бáбо, цáрјувата жéна, тúнака дá ги зéмиш мáлките, да ги фăрлиш нá рекáта, тá да зéмиш еднó мáче и еднó кýтле, нá цáрју да му кáжиш, ча женáта му мáчле и кýтле родú"* [V,PM,141].

**мạчóр*** m, zool. 'машкото од мачка'

~ *е, ги–ра́пе е́дно а́рно, зми́та стӑна́ла кулку кл'у́пко, тӑква́ дибе́ла. Ку́трито стӑна́ло гуле́мо ку́че. Ма̨-чо́ро и о́п ста̨па́л бӑба́* [ПК,2(262)], и: **мачур** [ПВ(Кр)]; уште: **ма̨ча̨ро́к.**

**мачуковчани** pl. 'селани од с. **Мачукуво'** (се наоѓа на самата граница) имаат своја **Прачестина круша** на една раскрсница, близу селските лозја. **Прачестина** ја викаат бидејќи на **Вилигден**, попот во присуство на верниците *ја прачестил* крушата, на тој начин што засекол едно место од кората на дрвото и тука ставил **прачеста**, потоа ја врзал кората, и откако таа ќе зарасне, **прачестата** останува во дрвото, а таа, крушата станува **прачестина** [ТГ,63].

**маџир** m 'преселник, дојденец' (од тур. muhacir) ~ *и ут ка са папӑлпи Пазар су маџири, кираџилакут пумипа за Бугарјту, Френците и маџирјто му зеа кјарут* [МЕ(Р),73]; ~ *или и аку се пӑогјӑт ув пекуј чифлици јӑрӑџиј и ристеjпӑ и Турци, то Турците сӑ повикје мӑџире* (емигранти) [МЕ(Р),84]; ~ *Стру́мица сӑ–пӑпӑлпи́ мӑџи́ре ут–трипа́јста гуди́па* (се мисли на 1913 год., т.е. на периодот по Балканските војни) [ПК,2(77)]; ~ *ки речиме неколку лӑкӑрдиј зӑ пӑтишттӑ димир–јол и мӑџириту* [МЕ(Р),92].

**Маџирска Тумба** top. (**тумба** 'рид', **маџир** 'преселник') Зилјаховско, [ЈИ(СД),155)].

**маџун** m 'конфитур, тиква рендосана и варена во **пекмез**, посолена со печен сусам' – во минатото, кога свекорот (заедно со роднини) оделе кај девојката да ја известат за свадбата носеле: товар леб, буре ракија, буре вино, неколку **оки калинки**, **ѓум** (бакарен сад со уста како барде) со **пекмез** (течен конфитур од црници или грозје), потоа **канаваза** (сад од глина) со **маџун** и др. [ТГ,161]; – на **Бӑдни вечир** откако домашните ќе седнат околу огништето, домаќинката ќе ја постави *тӑрпезата*: **леб** (во кој има **заманска** пара), овошје (калинки, лубеница и др.), малку **маџун**, малку **туршија** (грозје што го чувале во солена вода), малку **камбус** (пиперки, зелени патлиџани, млади динчиња, што ги чувале во киселина), **сарлија** (вид баклава), **паурче** со ракија и др. [ТГ,82].

**маша** f 1. 'метална направа со која се разгорува оганот'; 2. изр.: **ма́ша мо́-ј** (= се кажува за непринципиелно користење на туѓата личност, односно кога некој е премногу сервилен) ~ *па́пкум ки лафиме зӑ цӑрквӑтӑ и сколјото, кӑто маши зӑ борбӑ су "слӑвјапсвоту"* [МЕ(Р),83]; ~ *се́ ус–пе́го шушу́ке. Шо́ пе́ ќи–шушу́ке ка́ мо–ј куту ма́ша, си́те рӑбо́ти му–ј–вӑрше* [ПК,2(175)]; **уд-мӑша́та зӑфӑти́** (= почна од многу малку, од ништо) ~ *ка́ ки–би́де ду́мӑки́п уд–мӑша́та ки–зӑфа́те* [ПД,137].

**машала!** interj 'извик со кој се искажува радост, односно се посакува нешто добро' [V,РМ,374]; ~ секој што ќе види дете болно од **баба шарка** треба да рече: *"Машала! Да пе му е од око!"* Без овие зборови, болеста може да се **нал'уте** и детето да настрада [ТГ,127].

**маштех** m (f), 'иако од формален аспект се работи за м. род, т.е. за 'оќув': **неговот маштех**, сепак содржината упатува на 'маштеа', бидејќи **магии** обично прават жените' ~ *тогас маштехот па халваџијчепто му вели: "сипко, да поиш да ја открадеш царјувата мома, ипак пе ти ја дава!" – "Ади, јазе за сторја враговчипи, тја сама да дојди!" И така пеговот маштех стори магии, та момата халваџијчепто гу зал'уби* [V,РМ,157].

**маштеха** (и: **мӑш'тиха***) f 'мајка што

*мигда́нче што–ј, го́лто ме́сто, то́–ј кута́р* [ПД,125-126].

**мигленииц*** m 'жител на областа **Мегленија** (во Егејска Македонија)' ~ *сијмејњту сӑ или арнӑутӑ или мигленици и нијнте тајфи му сӑ нӑ вилијатут* [МЕ(Р),84].

**мижде́** n 1.'награда на тој што прв ќе јави радосна вест (пр. раѓање на машко дете и сл.)' [ПК(Гӑр)]; – крштевањето се врши в црква, по одржаната литургија (служба). Додека трае чинот ќе се насоберат многу деца кои му го честитаат **кумството** на кумот, а кумот на секое дете му дава по еден **металик** (монета со мала вредност од турскиот период). Потоа некои од децата трчат кај родителите на бебето и бараат **мижде** за да го соопштат името [ТГ,113]; ~ *тогај домакинот вели на жената му: "жену, ету јазе за пода на хаџилик; ти, кату си тешка. ако родиш мома, и тебе и момата за ва закол'а, јако родиш дјате, кој за ми кажа нај–напрет, за му дам мижде млого злато и стребро"* [V,PM,183]; ~ *да ти кажем и друг колај: "оди си дома да заколиш едното ти дете, да му извадиш сӑрцето, да ми гу донешиш на мене, па јазе... да ти дам ошти пет стотини гроша мижде!"* [V,PM, 193]; и: **миџ(и)де́** ~ *му–сӑ–да́ве нӑ–то́о шо́ ќи–ка́жє прӑ́ф не́што но́во. Ас гу–зе́х миџде́то, а́ска кӑжа́х о́т сӑ–руди́ бе́нто* [ПК,2(74)]; **2.** изр. **ти гу-зӑлиши́ миџ(и)де́то?** (обраќање кон некого што поткажал нешто што требало да биде тајна) [ПД,135]; исто: ~ *шо́ тӑрча́ дӑ–ка́јш, миџде́–л' ќи–т–да́дӑт* [ПК,2(176)]; (турц.).

**Миждире́чка Стра́на** top. 'име на место во Кукушко' ~ *и та́м и́мше мисти́на а́ма ма́јка не́ зна́а си́но. Нӑ–тка́ би́ше Прӑ́з Ре́ка, нӑ–кӑ́де – Миждире́чка Стра́на, на́ Прӑ́з–Ре́ка би́ше. Нӑ–та́–та́м стра́на ви́каӑ Миждире́чка Стра́на. Одаа нӑ–ни́фте* (станува збор за место меѓу реки) [ПК,2(250)].

**миже*** impf 'кога некој е со затворени очи, односно не гледа' ~ *зӑшо́ ве́л'ӑт, чуве́к о́чте а́ко–ј мижа́л, сӑ́рџто а́ко не́ за́спе, сӑпо́к се́дум, не–м сӑ спи́* [ИГ,121].

**мижиш(о)** m 'име на детска игра' ~ *пулијнта по кој шо са има трӑчнано су децата играјајки мижишо "робове"* [МЕ(Р),68].

**мижни́к** m 'голем камен поставен меѓу две ниви за да ги разграничува'; со исто значење во Дојранско запишавме: **сӑнӑ́р** [ПД,121].

**мижни́ца** f 1.'детска игра: едно (дете) **миже** другите се кријат, а потоа тоа (што **миже**) треба да ги пронајде' [ПК,2(73)]; ~ *Илиби́а, чилиби́ја[ думӑза́ри, дукӑта́ри [ ка́ј ве́р, ка́ј пи́с [ ми́нџӑр џо́с [ ка́пӑ џо́с (сӑ–бро́јӑхме ус–де́цта ка́ ќ–игра́јахме мижни́ца)* [ПК,2(329)]; **2.** изр. **нӑ-мижни́ца ќи-с-игра́јме?** (= зарем ќе се надмудруваме, зарем ќе се лажеме?) [ПК,2 (185)].

**мижутра́к** m 'новороденче, со замижани очи, пр. маченце' [ПК,2(73)].

**ми́зге** impf 'кога кобилата пушта глас, пр. ако го бара ждребето или нешто друго' ~ *куби́лта ми́зге, са́ке во́да, це́л де́н не́–ј по́јна* [ПК,2(73)]; сп. *мја́фка* [ПС(Град)].

**мизиви́р** m 'човек што се додворува на власта (полицијата) и ги кодоши луѓето' [ПД(116)]; [ПК,2(73)].

**мизивирлӑ́к** m 'кодошење' (пр. на полиција) ~ *то́о ус–мизивирлӑ́к живе́е* [ПК,2(73)]; и: **мизавирлӑ́к** ~ *тога́с то́ј му вели: "бра́те, от тво́јта клеве́та и ми́заварлӑк, што ки чи́пиш на ме́ника, не ми е стра́х на ме́ни. Го́спод што ми ги даде́ , па́к*

*оп ке да ми чу́ва* [V,PM,16].

**мизли́ч*** m 'собир на советници, совет' – турц. ~ *сӑ–збăру́ве и у́прăвăта ца́рцка та́м, шо́ дă–ре́шăт са: зă–ти́: де́ца: мо́мăта не́–ј са́ке, ни́ то: гу–са́ке, ни́ то: гу–са́ке, са́мо кăвăџи́цкио си́п гу–са́ке. Шо́ ки–ре́ше мизли́чо?* [ПД,146]; и: **мезли́ч*** ~ *и ко́га си собра́ мезли́чут, тога́с гу извади́а и сирома́хот от зăнда́н'ут, гу закара́а пре́т паша́та* [V,PM,27]; ~ *стоја́ при сирома́хот сос крăстóсани рăци кату харами́а и фати́ да му ве́ли на ни́а л'у́ди, што сидја́а на мезли́чјут; им ве́ли сос зáтресна гла́с и со́с раси́пано о́браз* [V,PM,28]; и: **мезлиш** ~ *и кату дошла она царица на Солун, собера сичките базирѓани на мезлиш, та го примени Теодорака цар и она царица, и Марин базирѓана на кол го заби* [V,PM,166].

**мијајне крст** — во минатото кога имало болно дете првиот лек бил **мијајне крст**, независно од видот на болеста. Народот верувал дека на секоја болест кај децата ѝ претходи **уручувајне** (поглед со злоба и со тивко проколнување). Поради тоа, за да се лекува детето требало да се **измије крст**: кога крстот (тоа е крст донесен од светиот гроб) ќе се спушти во чаша со вода *са путсмукнуве* и се внимава дали покрај крстот ќе се јават меурчиња; ако се појават значи дека детето е **урочино** [ТГ,123].

**Мијал'** м. л. име ~ *ајле лош чувек тоо Мијал'. Ного мј–о: мăче детто* [ПК,2(178)]; ~ *пă нă–та́тко а́јн прắф бăртче́т, вујни́к, пуд–не́куј мо́с нă–си́те питува́л: "Да́ли–ј виде́те Питру́ш Та́шуф и Мија́л'?", о́т би́л бо́лип, дă–гу–ка́чме нă–ко́лта* [ПК,2 (73)].

**мија́л'ка** (в. **ма́л'ка**) f, bot. 'кочан од пченка без зрна' ~ *тăка́ сă–ви́ке и нă кукура́ткăта уд миси́ркăта; куба́к биз–зắрна* [ПК,2(73)].

**мија́л'ка** f 'нечиста крпа' ~ *ус–мија́л'ка ги–ми́јме сắдăфто* [ПК,2(73)].

**мијан** adj 'кога нешто е исчистено (со вода)' ~ *"пулека си терај, лудо,[ твоја брза којна,[ да не ми настапиш, лудо.[ меснати ми пети...на бајна бајнаш,[ на бајна мијаш, лудо,[ сус гебре тријаш"* [ТГ157].

**мијур** m **1**.'печат' ~ *мухтарут немă изим ни јдин, дă удрă селцки мијур* [МЕ(Р),91]; (постоел и **личен мијур**, што во турско време се користел место потпис) ~ *е́ла, рăче́л, а́с ки–ти–д`м два́ грắста пăри́, са́мо та́тковио мију́р дă–ти гу–у́друм нă–гắзо* [ПД,151]; ~ *и дујде́ли. "Има ле́к?" – "А–а, и́ма, а́ма ќи–да́јте да–в–ју́друм п–а́јн мију́р нă–гắзо, п–а́јн пича́т"* [ПК,2(231)]; ~ *и му–уждирe е́п печа́т. Оти е́дно вре́ме се́куј чуве́к и́мише печа́т, мију́р му–ви́ка:ме ни:, печа́т* [ПД,150]; во Солунско: **миху́р** (обично од метал, се става на восок) [MS,s,66]; и: **мјухјур** ~ *излези царјут вăнка, му вели: "што сакаш ми?" – "Сос тебе пазарлик ак сос писмо и сос мјухјурја, ако да скокнам сос тајл'акот ми дупката, да ми дадеш момата ти" ... ~ и царјут му даде писмо сос негов мјухјур* [V,PM, 185]; ~ *тогас царјут от страх фатил, писал сам един тјумјусук на врăх кучиата, удри и негов мјухјур, му гу даде на харамиата* [V,PM,210]; **2**. изр. **нă-сто́ ли́ри миу́р ужди́ре** (се кажува за човек што е претерано горд, самоуверен, важен) [ПК,2(186)].

**мију́р** m 'подуено место на кожата, полно со вода, од изгоретина' ~ *мă–прăсна́ же́жук шăрла́н, ви́ј*

*ко́лкуф мију́р ми–сă–чипи́* [ПК(Мор)].

**ми́ка** f 'светликав, полупровиден минерал, лесно се цепи на тенки лушпи'; сп. **ара́пски пари́** [MS,s,66].

**мил*** adj 1. 'драг, сакан' ~ *тојпака вели́: "мари же́пу, ка́к да му са ка́рам, што ми са мили си́чки?" Па́к тја́пака му ве́ли: "ти са ми́ли, ама ки ти остра́мјат пе́кој пắт"* [V,PM,25]; ~ *тој ка тăрчиши с голема сила, тăнки гласови викпаха: "мило впучи, застапи, имам лаф да ти кажам"* [MC(B),95]; ~ *да ка́жи...: "ми́ла ма́јку ... ми порắчи па дру́г да пе ка́жа, туку скри́шпа да га и́мам лакарди́ата"* [V,PM,30]; ~ *јас чипих пает да кипи́сам за милта ми патрида па крајта па Питровјут месец* [МЕ(Р),67]; и: **миу** [ПВ(Кр)]; 2. изр. **прắт-те́бе ци́ли ми́ли, зắт те́бе гро́п ти ко́пе** (се кажува за лицемерен, дволичен човек) [ПК,2(189)]; **пра́ве ми́лпи о́чи** *а.* 'кога многу сака да се види со некого' ~ *ја́, кут а́с и мо́(ј)о си́п, ка́ пе́ сум о–виде́ла то́лк гуди́пи, пра́вум ми́лпи о́чи до–ви́дум; б.* 'се умилкува, лицемерно се однесува' [ПК,2(188)].

**Мила́н** м.л. име запишано во Кукушко ~ *и́мше тишле́ре, и́мше шу пра́више бắмбо́пе ади́п Мила́п, Мила́п сă–ви́кше. Мắсти́ка пра́ва* [ПК,2(216)]; ~ *сă–ви́кум Го́пув Мила́п, ро́дăп 1906 гудипа, а́ма пиши́п сум, мă–пиша́ли пу–гре́шка. Мă–пиша́ли Го́гув Мила́п* [ПК,2(188)]; ~ *де́до Ми́тре, се́тпе каж́у́јфше де́до–ми: има́ло пе́куј Сто́јче и бра́т–му пă–Го́це Де́лчуф – Ми́ла́п. Опи сă–би́ли уф–пе́ка па́ша пи́ва, уф–пе́ка рắш* [ПК,2(152)].

**Милена** 'ж. л. име запишано (како ново) во Гевгелиско' [ТГ,115]; ~ *лази, лази, буба![ –Дек ќи одиш па госте?[ – Уф Милепа па госте.–[ Што ќи те госте?–[ Бела пугача.–[ Милепипа гуша* [ТГ,118].

**Миленин** adj 'нешто што и́ припаѓа на Милена' ~ *лази, лази, буба![ –Дек ќи одиш па госте?[ – Уф Милепа па госте.–[ Што ќи те гопсте?–[ Бела пугача.–[ Милепипа гуша* [ТГ,118].

**Миле́т Башчеси́** top. 'излетничко место со кафеана во Стар Дојран' (кога постоел); турц. = народна градина [ПД,135]; за истово име на место (**Миле́т Ба́хча**) знаат и бегалците од Кукуш (за во нивниот град) ~ *и де́п дắпе́ска му–сто́о кắштта уф–Куку́ш. Ас–бих уф–та́а кắшта, ути́дăх. Ка́ ќ–о́јш Миле́т Ба́хчта уд–де́спа стра́па, пут–пắто–ј пи́јпта кắштичка, сто́о кут–дика́пче* [ПК,2(309)].

**милечка** adj, dem.,opp. на 'голем' ~ *идпа милечка рекичка коа пема дош, ама пу пекој пăт шо гу удавува ду Солуп* [МЕ(Р),72].

**мили́на** f 'нешто што предизвикува мили чувства' ~ *сắркпи, то́ппи за́лкут, фắрли–гу зắд–пе́го, а пă–ки–ли́ме шăре́пи уд–мили́па. "Е–ва́а, ви́кăт, Дупиа́ Ѓузắли́це, ти́а пе́ зпа́ат дă–ја́дат, кили́мто извắл'а́а"* [ПК,2 (299)].

**ми́лин** adj 'мил, драг, в. **мил**' ~ *две́те и́ се́стри изл'а́ваха ка́та де́п срја́шта слắнцето и ве́л'аха: "ми́ло слắпце, ми́лпо о́ко, от па́с три́те којá је́ по–ха́рпа* [V,PM,132]; ~ *по дпо времја едип човек имал сал едпа мома, и тја млого беши милпа па татка и́* [V,PM,205]; ~ *и му ве́ли: "јупа́к, ми́лип си́пку, ти́пака това́ добро, што ми паправи́ па ме́пика, ја́зе пе́мам со што да гу повắрпа"* [V,PM,23]; ~ *и што си му веле, веле ем гувуре; "Девир, милип девир, дремка ме пападпа,[ соп сум си су-*

*нила, мојте два ми брата,[ два бунара копат и двата биз вода"* [ТГ,171]; освен споменатава придавка (**милин**), со наставката **-ин** се јавува проширена и придавката **гол-ин** (ја констатиравме во Кулакиското евангелие); се среќава и со именско значење: ~ *един вечер царјут му рече на гнусниот: "да земиш таин'ут да гу закараш на милната"* [V,PM,60].

**Милица** 'ж. л. име запишано во Гевгелиско' [ТГ,115].

**милички** adj 'драг, сакан' ~ *и кату не излези зетјут, царјут стана, отиде при негу и му вели на зета му: што имаш, милички ми зет, што ми ти боли?* [V,PM,50]; ~ *пóситн'ạ прумина́ идúн ч'убáнин ... и си р'éч'и: "милúч'ка сфитá Бугурдúч'ка си сл'áла и ти на зим'áта да ш'éташ'?"* [MS,t,23]; ~ *тогас кадиова мајка му вели на кадиата: "ох, милички сину, да ти кажи мајка! Едно времја татко ти го беха зели на кавгата, та ми остави тука сос едно иѓупче хизмиќарче, та јазе сос него са збраках* [V,PM,182]; ~ *фатúха да га милýват и такá да га вéл'ат: "óх, мúличка сéстру, нúа, кáк ти загубúхми, вéки полудјáхми за тéби да ти нáјдими"* [V,PM,133].

**миллет** m 'општествена заедница, народ' ~ *не је тешко да му текне на чувек ҁолку миллет вăрвише по во пăт* [ME(P),73]; и **минлет** ~ *и дă вијме, шо минлет живувă ув негу* [ME(P),82].

**мúло** adv **1.** 'кога нешто се присакува' ~ *утúхме нạ–гăрчката грáница за–да–шóјме уф–нáшто сéло. Знáјш, кăт се–ј–рудúл чувéк, тáм мо–ј мúло, ќи–сă–пуклониш зă–дă–живéјш. тă ҁó Грăк, шó Бугáрин* [ПК,2(353)]; **2.** n 'поименчена придавка – сакан, драг' ~ *напкун дур да речат речта, Ѓурга му вели: "ајде, мило да товарими, зашто това е брат ми"* [MC(B),95]; ~ *тогај мо вели господарот: "ти, мило, не знаиш ошти; ти на мене харно ми си работил, земи ги тиа трите флорини"* [V, PM,161].

**Мил'о** 'м. л. име запишано во Гевгелиско', како варијанта на **Мил'ко**, односно на **Михаил** [ТГ,114-115].

**милóва** (и: **милýва**)* impf **1.** 'покажува нежност, обично со допир' ~ *и вел'аjки тија лафа, сă грабнеха, сă бацаха, сă миловиха, сă гушнаха* [MC(B), 94]; ~ *фатúха да га милýват и такá да га вéл'ат: "óх, мúличка сéстру, нúа, кáк ти загубúхми, вéки полудјáхми за тéби да ти нáјдими"* [V,PM,133]; **2.** 'сака, чувствува симпатии' ~ *му вилú: "jáс т'éб'ạ млóгу т'ạ милóвам и за м'ạ éзмиш' за ж'éна?"* [MS,t,83]; ~ *тогас тојнака позна, ча цар'ут гу милува и тера зент да гу чини* [V,PM,48]; ~ *тóлку ја милóваш'и млóгу, да ја éзми, с'éтн'ạ ја ни з'é* [MS,t,70]; ~ *и такá Гóспот гу милýваши, и когá да прóсиши нéшто от Бóга, му дáваши на нéговите рăци* [V,PM,16]; ~ *млóгу на ихтибáр гу úмал јунáкот, штóто гу земá сос нéгу аф една́ трапéза да јадáт двата, млóгу гу милýваши кату брáт* [V,PM,23]; овој глагол (со значење 'сака') обично се однесува на човечко суштество, поретко и на предмет ~ *и тјанака му вели: "што да чинам, тате? Тојнака ми куртулиса, сос негу ке да идам, ча тинака прăстепот миловаш, меника не миловаш"* [V,PM,81]; **3.** 'има желба за нешто, присакува' ~*...и сáкаши и тóјнака да си наýчи жáбин јазúк да врéви; и товá, штó милýваши, му дадé*

*Бóг, и си научи́л хáрно да врéви жáбин јази́к* [V,PM,28]; ~ *му вели́: "цáрју сфáту, јáзе милýвам да си не вăрните вéки нá вáште конáки, тýка да си засели́те"* [V,PM,141]; ~ *вечертá кату сéднаха да вичéрат, по вéчера му вéли нá дéтето: "сегá, си́нку, јáзе сáкам и милýвам да ти чи́нам зéт, да ти дáм керкá ми* [V, PM,153] **4**. 'почитува, цени' ~ *стóри иднá гул'áма кăш'та: палáт'; с'éлуту фáти да гу милóва млóгу* [MS,t,86]; – кога се дојдени да го канат кумот за да венча, тој благословува со следниве зборови: ~ *"Ка е арно Господ нека даде! Вија на миловали сте и дојделе да на кайте да венчиме, Господ да ви даде длăг живот и кăсмет, арин век и на секуја педа пу ока бирикет!Ваја радуст сите да ја ја дучекат* [ТГ,161]; ~ *си научи харно царјут тогас и го промина калека на гол'ам ихтибар, и повики го миловаши сетне и прăв го имаши на конакут* [V,PM,161]; ~ *му рече: "ми некеш и меника да дојдам по тебика?" – "Ба брате, аку ми милуваш, ела!"* [V,PM,44]; ~ *тóлку гу милóваш'и ки́хајáта, ш'у вил'áш'и грамати́кут, му стáнуваш'и* [MS,t,68]; **5**. изр. **му-сă-милýве кăрфта** (се кажува за човек што умее да се носи со луѓето, што е почитуван од сите) ~ *нă–мóјоо си́н му–сă–милýве кăрфта, кóо мóма сáке ка–зи́ме* [ПК,2(178)].

**ми́лос** f **1**. и: **ми́лус** (чл. **милустá**) 'љубов, сакање'; сп. **агáпи** [MS,s,66]; ~ *си отиде на дома му при неговата стара мајка, и Господ му и дал многo хубавина на дома му, си промина живот сé сос милос* [V,PM, 175]; – домаќинот, кога ќе му дојдат гости, кревајќи ја чашката, прво ќе им рече: *"Дубре дујде"* , а потоа ги наздравува со желбата за: *добра управија, слубода, мир и милуст,* и ја завршува здравицата со *"Здра ми си!"*, на што сите му одговараат: *"Спулај ми ти!"* [ТГ,89]; ~ *и он отговори: "котра има наврăх неа милос и л'убов, она е по–харна на земјата"* [V,PM,162]; **2**. 'желба' ~ *царјут му вели: "јазе сакам и имам милост да ти сторја зент"* [V,PM, 191]; **3**. изр.: **нáша ми́лус** (= ситуација, обично негативна – се кажува кога некои ги имаат истите проблеми како и ние) [ПС(Град)]; ~ **ни́јно ми́лос** (= тоа зависи од нивната желба, намера); **без милос** (= силно се нафрли врз некого, пр. да го тепа) ~ *фати́ си́чките му дéца, ги би́ без ми́лос и мăра фати́ха да си оплашýват и да и́мат стрáх от нéгу* [V,PM,26]; или: кога нешто се прави во голем обем ~ *и такá ци-фаирци́овите си́нови тидоа на домá сос мáјка им, плачјáха бéз ми́лос* [V,PM,27]; **вашо милос** (= израз за почит) ~ *тогај зафатат збор да чипат за бракот. От јупачката страна говорјат на дивојкината страна: "е! сфато, сега што сакати, вашо милос?" И тој вели: "јазе имам ету толку деца, на сите по един чифт скорни..."* [V,PM,246]; исто: **твој милос** ~ *ја вели: "мја пусна на партал мајка, ама многу пешман станах, што не зех алтини и сребро, што ми даваши. Земах тасот, што мја биши порăнчала твој милос, и кату идех на пăнтјут гу удрих от земјата"* [V,PM,2776].

**ми́лостив** adj 'тој што се однесува хумано, со љубов кон другите' ~ *и са чий тóлкус милостив, штóто не бéши каби́л сиромáх да изгóни от кăштата му глáдин и без харчли́к* [V,PM,16]; ~ *синóт му, што и би́л*

*млóгу хáрип, милостúф и прáв човéк, кладé тил'áл да вúка по пазáрите; "пá кóгу úма тáтко му да дáва пéт пáри, да дóјди сјáкој да си ги зéми!"* [V,PM,109]; ~ *пак тој га вели: "немој ти е страх, господине! Царјут ни е многу милостив, ке да ви прости кабаатут"* [V,PM,65]; ~ *едúнојут бéши млóгу богат,... ама не беши мóшни учéн, ниту бéши мúлостив: не л'убиши сиромáсите* [V,PM,12].

**милостина** f 'подарок што се дава на беден' ~ *али понéже Господ не му дадé чéду, и за товá млóгу си молиши на Бóга и сéкој дéн и дáвал милостúна на сиромáси* [V,PM,7]; ~ *една година сичките мајстори дадоха милостина, кој сто гроша, кој двеста, сички му помогнали* [V,PM, 86]; ~ *дојдé врéме кадé Велúкден, пá вéл четвăрток сички сиромáси хождаха пá чорбаџиата, земýваха милостúна по еднó јáгне* [V,PM,146]; ~ *му вели: "ах деду, кеситу гу дадох на един ахтарин милостина и, кату беши сиромах, гу чиних сега пај–чорбаџиа"* [V,PM,35].

**Милошица** f 'име на жена според името на мажот (**Милош**) во Солунско' ~ *един ден Сраулци рече на млада Милошица: "тето, ти сă мол'ам да ми даиш кл'учовете да отворам млади килари и темни зандани"* [MC(B),95].

**милустúвин** adj 'се кажува за човек што е со "мека душа", што не сака да прави лошо' [ПК(Мор)]; в. **милостив**.

**мил'** m (f) 'многу ситна земја, донесена од вода, но не е песок' [ПД,129]; сп. **мил'áва зéмна** [ПК,2(73)].

**мил'óн** num ~ *питулúрка сум дăдéл зă–тáа пúва, áма óш пăрвăта гудúна ги–јскăрáа. Кóј–знáа кóлко мил'óна зимáа* [ПК,2(288)]; и: **мил'аун** ~ *тогáс чифýтиот вéли па жéната: "пá ти трú мил'áуни грóша, да ги закóлиш и трúте дéца, да му úзвадја сăрцáта да ги изјáдам!"* [V,PM,129].

**мил'ундéр*** m 'многу богат човек, што располага со милиони' ~ *áј и óп сидпýве пă–дрýга мáса, сáм. Сúте гуспудú шó–имáло тáм дạ–кáжум мил'ундéре, чипóвници пúạт ут–чирéк каавé, óп пúе ут–пулвúп лúра каавé;* и: **мил'ундéрин** ~ *пă–трéтјоо дéп пéкуј мил'ундéрип му вúке пă–каавиџúта* [ПК,2(267)].

**мимликет** m 'роден крај' ~ *"динеска сум тука, Злато,[ јутре ки си јодам,[ на мој ми вилајет, Злато,[ на мој ми мимликет"* [ТГ,94]; ~ *"ти кога ки с–јодиш, лудо,[ и јас ки ти дојдам, лудо,[ сус теб на мимликет,[ сус теб на вилајет"* [ТГ,94].

**минáва** impf 'се движи, проаѓа низ некаде' ~ *тúă шу–дúшме пúă – рăпки, прăку них минáва, тáм óде, бéл'о дрóп–ли, цăрп'о дрóп–ли, дрóоп, дрóп* [ПК,2(74)].

**минарé** n 'горниот дел на џамијата – од каде што вика оџата' (има форма на конус, долго е 4 - 5 м.) ~ *самовилин син, кату га зема царјувата мома и пиркиата, га закара аф една дупка петри, која беши три минарета дăлбока и три врјатина широка* [V,PM,61]; ~ *едúн дéн от дéка излéзи една фуртýна толку, штóту гимúата га издúгаши едно минаре гóри и га удрúваши на морéту* [V,PM,23]; се среќава и укомпониран во прекар, односно во име на место ~ *флéве уф ạдúп грáт, устáăве кóјпут и Јарăм–Минăрéто уф áпут, испáжѓе уф грáдут* [ИГ.113].

**Миндалско Дере** top. 'дол, река во месноста **Миндало**' (миндал = бадем - грцизам) [ЈИ(СД),158].

**миндарла̌к** m 'вид лежај, тесен, се користи за седење и одмарање' [ПК, 2(73)].

**миндил'ка** f 1.'крпче што се носи в џеб, за бришење на нос' (Пат, Ник), во Дој: **ша̌рветка** [ПД(117)]; во Солунско запишавме **минди́л'** [ПС (Град)]; 2. 'златна монета со вредност од 250 гроша, има форма на назабен бадем' [ИГ,127].

**минда̌лов*** adj 'кога нешто има врска со **минда̌л'**(= бадем, в. **мигдал**) ~ *отат иде лудо младо,[ дури силин, дури вилин,[ ка се вије, ка се крше,[ куту прчка царничкова,[ куту гранка миндалова,[ дури на који не си вѓаје* [ТГ,177].

**минѓиши** pl 'украсни предмети (од злато и сл.) што девојките (жените) ги носат на ушите' [ПС(Град)].

**мине** impf, pf 1. в. **минава** ~ *по́ па̌–за́пат фа́штише, па̌к фа́штише* **Мура́рскуто По́ле**. *Та́м една́ ре́ка ми́ние уд–го́ре,* **Ра́мнинска Ре́ка** *и́ ви́каа* [ПК,2(248)] – според имињата на селата **Мурарци** и **Рамна** (Кукушко); ~ *"Еј, горо, горо, горо, зилена![ јас ки те питам, горо распитам:[ дали ти виде, горо, који мина,[ пу твоји страшни, горо, дирвенти?"* [ТГ,93]; ~ *му вели: "ти са мол'а да питаш и за меника, какво ми е ка̌сметјут, и пак да миниш приз тука, да ми кажиш"* [V,РМ,99]; ~ *мина́а, замина́а два́јст и пе́тми́на[ два́јст и пе́тми́на, ве́рна дружи́на* [ПК,2(272)]; ~ *и па́к си ма́мо мо́ри та̌ргна́хме[ удúхме ма́мо, шита́хме[ низ–го́ри ма́мо мина́хме* [ПК,2(315)]; 2. 'се префрла, од една средина влегува во друга' ~ *кога виде една ма̌тна вода, един страшин порој, седна тамо, са почуди, как да мини* [V,РМ,93] – во случајот пообична би била употребата на имперфективниот гл. 'гледа': '*кога гледа*' место **кога виде**, но во долновардарските говори, веќе рековме, често се среќава презент од свршени глаголи; ~ *адна ден вике, пладнина бише: "Ајде, риче, вада̌н гаре мините"* (станува збор за префрлање преку граница); ~ *оттаму киписа и утиде крај морету, са чудиши, как да мини приз мурету* [V,РМ,99]; ~ *"сипку, кога ки видиш некој облак и да да̌жди, типака да заприш на една страна, дури да промине облакот! И пак кога ки видиш ма̌тна река да иди, да не миниш от неја, дурде не утихни реката!"* [V,РМ,93] – проширена употреба на предлогот **от** со значење 'низ' *(да не миниш от неја)*; ~ *и ут Шо́па̌фци адна́ фа̌ми́л'а–ј пустра̌да́ла туга́ј, са̌–јзда̌ви́ли па̌–Стру́ма, а́ма то́–ј ча́к па̌–Кре́сна. Стру́ма о́ни га̌–мина́ли ус–кула́ј* [ПК,2(309)]; 3. 'останува, престојува некаде за извесен период' ~ *а́ма не́ па̌–пушту́ва̌т уф–се́лто да̌–о́дме... а́јде го́ре уф–пла́нинта. Ту́ка̌, риче́, ва: ве́ча̌р ки–ми́ните... ту́ка̌ ки–пра̌на̌ќу́ва̌те* [ПД,125]; 4. 'останува да користи само извесни можности (храна, облека и сл.) ~ *зи́мта а–минаме уз–а́дна вре́јка бра́шно* [ПД,172]; 5. изр. **мина облакот** (= престана да врне дожд) ~ *на па̌тју гу и фатил един да̌ш... заедноп му фтекна на него, што му речи дјадоту, и запрјал на една страна, дуриде мина облакот* [V, РМ,93].

**минѕи́л** m 'порака, тој што носи порака' ~ *ама кадúата му ве́ли па́к: "ха́рно, ја́зе ки пра́там минѕи́л дур та́мо, да ви́дам, да си нау́чам ха́рно за те́бика". Тога́с Кулу́ф си опла́ши, а́ма па́к му ве́ли на кадúата: "ти́пака, кади ефе́нди, пра́ти минѕи́л да пи́таш за ме́ни..."* [V,РМ,12]; ~ *прати и минѕи́л сос писма́ на о́ниј*

*цифаирција да си научѝ, дáли е ѝстина товá* [V,PM,12]; во Зборникот на Верковиќ (во Речникот) зборот **минѕил'** е објаснет со 'станица, жилиште' (?) [V,PM.374].

**минѝк** m, zool. 'мало кученце' ~ *пéко: мăлéчко кýче* [ПД(125]; сп. *сé пу–брáт–мо тăрче, алѝс минѝк* [ПК, 2(310)].

**миникш'é** n, и: **миникш'ѝја** f, bot. Viola odorata 'теменушка' [MS,s,66].

**минѝре*** impf 'поставува мина, експлозив' ~ *Лáзарца–ј уф–стрéт спѝли, уф–пóл'то. Тáм дă–сă–кáчиш, нé тă–искáруве ни арăплáн, нé цáнăм. Трéбе цéла да:–минѝрат* [ПК,2(310)].

**минѝстăрцки** adj 'нешто што се однесува на министер' ~ *нă–дрýгио дéн дрýк дујдéл, нéкуј минѝстăрцки сѝн, нá гă–сáкăт мóмăта* [ПД,146].

**министăр*** m 'висок претставник на државната управа, на владата' ~ *е, тóо тăргóвиц сă–кăчýве уф–нăрă–хóдо, дистѝна дýши минѝстăре сус–нéго... нăтувáјќи тáм гулéми минѝстăре, тăквѝ гулéмци, чувéци пучнáли тáм дą–јгрáат кáрти* [ПК,2(271)].

**минѝсува*** impf 'обвинува' ~ *гу минѝсах* (= го обвинив – судски) [MS,s,66].

**минка*** impf 'има желба да се стави со некого' (пр. младич со девојка) ~ *удека и чула една стара баба та отива на царјувут син,.му вели: "ох, синку много си минкал за онаја мома, туку јазе да ти ја сторја да излези* [V,PM,241].

**минлѝк** 'составен дел на израз од игра на зборови' ~ *Стрéште, нă пусѝли нéкуј мăртóвиц нă–погрубéн'е. "У–у зăшó тăкá вѝкиш бé, нѝа адѝн вадин, цéлто сéло гóре, а ти вѝкиш: пу–двá, пу–трѝ нă–дéне". "Ми кá да вѝкум цáнум?" "Кá ќи–вѝкиш: илик, минлѝк, слáткуто, блакто"* [ПК,2(302)].

**минóкиро** n 'крст од чесно дрво' (донесено од светиот гроб; суеверните го користат за лекување) [ИГ,126].

**минтан** m 'вид горна облека' ~ **барнавезите** (панталоните), и **минтанот** ги носеле на мајстор, да ги *сушије мајсторски, тирзијски,* да ги украси "*куту за ерген*" [ТГ,133].

**минýве*** impf (в. **минава, мине, 2.**) ~ *знáм Срýма га–минувáме, ѝмше мóс и сăс кóл'те. Еднá кóла сă–кáче дă–замѝне, ѝма срáжа, дудéк нé замѝне тáа кóла дрýга нé дáве дă–флéве у–мóсто. Мóсто дăрвăн, сă–л'ýле* [ПК,2(338)].

**минýта** f **1.** 'временска отсечка од 60 секунди'; **2.** изр.: **минýтте ми сă–брóот** (= малку ми остана од животот) ~ *шо гáаре, зéр éнус áска ќа:–лáгум зą–дáл' ѝма, ил' нéма. Нă мéн минýтте ми–сă–брóот* [ПК,2 (176)]; **уф-минýтта** (= веднаш, за момент) ~ *какóф чувéк–си, сé сáкиш уф–минýтта дă–те–ј гутóво* [ПК, 2(207)].

**минцăр** (од детска песна, игра на зборови) ~ *Илибúа, чилибѝја[ думăзáри, дукăтáри[ кáј вéр, кáј пѝс[ мѝнцăр цóс кáпă цóс – сă–брóјăхме ус–дéцта кá ќ–игрáјахме мижнѝца* ( = детска игра, криенка, мижитатара) [ПК,2 (329)].

**мин'ýва (са)** impf 'го остава старото (нешто) и прави ново, менува' ~ *какарáска је пѝле, којáто кáта годѝна са мин'ýва гн'áздуту–ѝ и гн'áзду глéда да чини на нáј–висóко дарву* [V,PM,30]; сп. и: ~ *"мѝлата сфитá Бугурдѝца, ш'ту т'ą вѝд'ąх у гурáта и си ги м'ąнѝхми рýбит'ą"* (= си ја замснивме облеката) [MS,t, 25].

**мир** m **1.**'неконфликтна состојба, орр. на војна' ~ *дујдé аднó царицéне, Гăрците сă–нрăмéстат. Примѝре бидéло, прăмѝре. Фрăнцýјсто, Англи-*

*ча́пто – ми́р* [ПК,2(223)] – случај на употреба на перфективен презент: **Гӑрците сӑ-прӑме́стат** (м. 'да се преместат'); – домаќинот, кога ќе му дојдат гости, кревајќи ја чашката, прво ќе им рече: *"Дубре дујде"* , а потоа ги наздравува со желбата за: *добра управија, слубода, мир и милуст* [ТГ,89]; 2. 'спокојство' ~ *на вечарта му донесле на Бога измитчијте мо (тиа биле парӑчниците) вичера (вичерта му била: што е мир на светут; су него видоло и су него јасте) и му рекле: "Господи! Ил'ада и един човек дујде на видулто; пувилиата што ти е?"* [V,PM,266]; 3. 'слога, разбирање' – по венчавката веселбата продолжува во куќата на младоженецот, на вечерата прв благословува кумот: ~ *"вaja гудина випчаме, Госпуд да пувеле уд гудина воја време мӑшко дете да крстиме! Уџакут да гу пудновиме. На младеници Госпуд касмет да им даде! Мир и милуст миѓу них да биде! Сус мед и млеко да се рапат! Сус Божји ангели да вичерат и кумство ду века да биде!"* [ТГ,184].

**миразлија (мома)** adj 'девојка која што на свадбата донесува кај момчето многу ствари (**мирас**)' [МЕ(Р),175].

**миракландиса** pf 'пројави интерес (**мирак**) за нешто' ~ *"да ти кажа. А ку обиколи, скору ке да дојди, ама прав пӑт ако дојди, ке да забави". Царјут кату така, млогу са миракландиса за момата* [V,PM,55].

**мирахчи́а*** m 'тој што добил, односно очекува да добие наследство (во дијалектот **мирас**)' ~ *не́колку вре́ме са́ма живува́ла, от две–три́ годи́на вре́ме по́сле умрја́. Стапа́ха се́тпика мирахчи́е, фати́ха да си ка́рат, ко́ј по́вики да зе́ми* [V,PM,17].

**мирба** f 'спокојство, мир' ~ *чупким–ј тӑка, елбетен мирбӑ ки имӑт сил'ајпту сӑл аку имӑт некуј кротук субашӑ* [МЕ(Р),90]; образувањето **мирба**, особено често се среќава во "Кулакиското евангелие": ~ *по́ка биде́ки на та́а де́н уф нạде́л'ата, да по́ртите би́ле затворе́ни, та́мо шо би́ле Уче́ниците субра́ни за́рди стра́х ут Чифу́тите, дојде́ Исус да му застана́ уфстре́т, да ве́ли на ни́х: Ми́рба на ва́с* [MV,K,254] – прави впечаток дека зборoформата *биде́ки* нема функција на сврзник, како што е во повеќето македонски говори, туку си ја зачувал глаголноста, односно се употребува како гл. прилог: **по́ка биде́ки**.

**мирди́и** (и: **мирди́ја**) f, bot. Anethum graveolens 1. 'едногодишно растение со лисја што убаво мирисаат, нане'; 2. изр. **се́где-ј о́на мирди́ја** (= се кажува за некој што во секоја работа се меша, се прави дека многу знае) ~ *уф–се́каа ма́нџа о́на са́ке де–ј–мирди́ја, а́ма не́ да́ват пусе́стримте ; шо́ си–шта́а о́на, тạка́ ќа–пу́штат шо́ са́ке дӑ–пра́ве* [ПК,2(192)].

**мире́цки** adj 'проклет, омразен' ~ *то́о мире́цки дума́п ми–извӑди́ о́чте, пӑ–мо́ш дӑ–гле́дум* [ПК,2(73)].

**миризли́ф*** adj 'нешто што испушта мирис, пр. цвеќе' ~ **миризли́ву ма́слу** (= масло што замирисало – обично поради многу стоење); сп. **парли́ву ма́слу** [MS,s,66].

**миризма** f 'одредено испарување во воздухот што го сеќаваме преку сетилата за мирис' [ПГ(Фур)].

**миријӑ*** f 'она што му се дава, што му следува на владиката – вид данок' ~ *субӑштӑ му ӑ берӑ мириjтӑ пӑ влӑдикáтӑ* [МЕ(Р),91].

**миримет** m 'поправка на нешто, обично на куќа, направено на брзина' ~ *и така са чиних двата другарја и отидоха аф едно село, фатиха да работат така пу мерамета ту-*

*ка–таму. Един ден тојнака фати една скала да направи: тој га ковиши, он га расковиши, не можа никоја работа на мигдан да искарат* [V, PM,87]; **чинă миримет** (= стори нешто, обрна внимание на некои појавени недостатоци на куќата) ~ *не а чинă миримет сăтă кукјă и тăка тро пу–тро а устава тикмилј да сă дутурă* [ME(P),86]; ~ *кукјите бегут ăј бурчлијă, коа ки имă ихтиза дă кладă мајстурă дă–ј чинăт миримет* [ME(P),87].

**мири́са** impf **1.** 'се чувствува мирис (пријатен или непријатен)' ~ *ту́кана мири́са мло́гу ху́вав'ạ* (= се осеќа пријатен мирис); ~ **мири́са на м'ăсу** (= се чувствува мирис од месо) [MS,s,66]; ~ *и слăнцето, кога са и родило, на човек гу мириса, и на мајка му вели: "мале, тука на човеско месо ме мириса"* [V,PM,99]; ~ *аку можиш да разделиш пикмезу башка, медот башка и катрано башка и пак по три ока да имат и да не мирисат на катран* [V,PM, 97]; ~ *му вели: "наистина, мои синуви, на човек ва мириса. Гу имам скриин един млат, ама дурде не си закăлнети за мајчино ви златин зăб, нема кабил да гу извадја јаз на мегдан"* [V,PM,51]; во Дојранско **мири́се** ~ **чăло́к** = *то:–еј е́дна тре́ва шо́ мири́се, че́л'те шо–ј зби́рăт. Ко́шувуто ги нăмáчкувăт, че́лăта, кá ки сă–ро́е, дă–флéзе уф–нăтре, и́ мири́се нă–слáтко* [ПД,123]; сп. уште: **по́вут** 'растение, *то: сă пуви́ве пу не́ко: дăрво, сă пукáчуве, цăфте бе́ло цве́тче и фи́но мири́се*' [ПД (123)]; **2.** изр. **мири́се нă вујнá** 'извесни индикации наговестуваат дека ќе има воени судрувања' [ПГ (Фур)]; **на лето мирисе** (кон крајот на зимата кога се јавуваат првите знаци на пролетта) ~ *Св. Трипун* (празник кога почнуваат полските работи – режење на лозјата и сл.) *сече, ама на лето мирисе* [ТГ,28]; **мирисе на чисто** (на празникот **Чисти пунеделник** домаќинките се многу ангажирани во чистење на куќата: стварите, алиштата се тресат, се чистат, луѓето си ги мијат главите, со еден збор **се** трудат сé да биде исчистено и да **мириса на чисто** [...]; **нă–млéкце мири́сиш** (подбивно обраќање кон некој што се прави наивен) ~ *ни́м сă–прáви, не́ си то́лко млáт. Мо́ш нă–мле́кце мири́сиш* [ПК, 2(185)].

**мири́сне** pf в. **мириса 1.** ~ *на сăрце́то, пи́ле Стáно [ к'и́тки насијáјте [ ко́ј дạ поми́не – се́ дạ си ски́не [ ко́ј дạ мири́сне – се́ дạ мạ сми́сле* [ИГ, 108].

**ми́рка** f 'парче месо', в. **мрвка** ~ *кату чу такá, извади́ сáбјата, гу закóли и не́гу и му вел'áши: "нá, на дјáвола гу дáвати". И гу чини́ ми́рка по ми́рка* [V,PM,21]; ~ *áма јáзе и не́гу л'у при магази́ата гу чини́х ми́рка по ми́рка* [V,PM,22]; сп. уште ~ *ми́рка ме́су* [MS,s,67].

**ми́рно** adv 'спокојно, тивко, без потреси' ~ *кату кини́са гими́ата аф море́ту, две́–три де́на хáрно хо́диши ми́рно* [V,PM,23]; ~ *на сăки ручок и вăчарă хми доходали два лăбовă и ăднă чинијă мăнџ'ă, та там си работили и мирно сăдјали около ăднă година* [V,PM,292].

**миросуве** impf 'кога свештеникот става **миро** на челото на верникот' – празникот **Гулема Бугуројца** важи за "тежук" празник, се пости *две недели*, постот е строг и не смее да се јаде ниту зејтин. На денот (на празникот) верниците одат в црква за да се причестат, а попот освен што ги причествува и ги **миросуве** [ТГ,75].

**мирте́к** m 'големо парче дрво, греда'; во Речникот од проф. Малецки: 'греда од покривот' [MS,s,67].

**мируд'á** f 'мирис' ~ *т'éш'ка мируд'á* (= смрдеа); *хýвава мируд'á* (= пријатен мирис) [MS,s,67].

**мирýве** impf 'се однесува мирно, спокојно' ~ *и учи́тăло пă–пáс ḱи–пи–пáреде: "Ви́ạ тýк дă сéјте, дă–сéјте, дă–мирýфте, дă–пé пи́ските, дă–пé чипýфте"... И пă–Ки́ро: "Ки́ро ти дă–глéдиш кóј пé слýше, кóј пé мирýве, дă–ми кáјш пă–мéне"* [ПК,2(73)].

**мирфитлắк** m (в. **мурафéт**) ~ *зă–тóо пóго мирфитлắк сáке... кá ḱи–дóо чувéк, тóги ḱи–си–ј пукáјште си́те мирфитлắци* [ПК,2(73)].

**мирфитчи́а*** m 'тој што умее, мајстор' ~ *тóо–ј гулéм мирфитчи́а.* Може и иронично: *кá ḱи–дóо чувéк, тóги ḱи–си–ј пукáјште си́те мирфитлắци* (= ќе направите тоа што не треба), *óт сте мирфитчи́ј* [ПК,2(73)].

**Ми́рчо** м.л. име ~ *е, кóј мóже ус–Ми́рчо, пéго тóп пé о рạзби́ве, ви́д–моо сáмо кắштта* [ПК,2(199)].

**Мирџáнуф*** 'фамилирано име во Кукушко' ~ *уф–Крéџăво устăпáла адпá Кáта Мирџáпува, сáма, пи́куј, сáмо цикáла, тăрчáла пис–сéлто, пи́куј пé–гă–зăắлпăт, пé–тăмáп стă–пáла* [ПК,2(310)] – случај на употреба на перфективен презент: **пи́куј пé-гă-зăắлпăт**.

**мирăслắк** (и: **мирáс**) m 'богатство, пари и др. работи што родителите ѝ ги даваат на девојката кога се мажи' [ПД(Пат)].

**мис** m 'растворен мирислив сапун' – секоја рана кога се лекува се почнува со миење со млака зашеќерена вода, а некои место шеќер раствараат **мис сапун** [ТГ,1256].

**ми́са** f в. **мисирка** ~ *едпата и́маши прет пéја јариби́ца сóс дéвет јарѝби́чки, пá тапсјá играухa... фтóрата и́маши едпá ми́са сóс дéвет ми́сички, пá тапсјá игрáјаха* [V,PM,135].

**ми́са** f 'длабок сад за вода (или вино) што се става на трпезата' ~ *óпа мóж де–ј ут–џи́пго, ут–прắс глико́спа, мóж де–ј ут–сắрча и ут пăрџулáп* [ПК,2(73)].

**мисáлка** f 'престилка, фута' ~ *д'ắт'ạ–пту ... гу зап'éси па кафипéту, му кýпи и идпá мисáлка (тáлва)* [MS,t, 81].

**мисáл'** m 'подолга крпа со која се покрива лебот кога се носи во **пинакóти** (= даска со прегради во кои се става лебот)' [MS,s,67]; исто во Кукушко: **мисáл'** ~ *ткáип–éј ус–шáрки, уф–пéго сј–о–зăви́вме лéбо и си–пóсме рắчóци пă–пóл'то* [ПК,2 (73)]; – кога се в поле, на нива и кога треба да се руча **мисал'ут** се постила на земја и врз него се става лебот и **катăкут** (пр. сирење) [ТГ,19]; – за време на свадбената вечера, еден **уд пубратимто** (= свадбари, во случајот од женска страна) ќе донесе **ршници** (= мала домашна "воденица" во која каменот се врти со рака), една чинија со пченица и еден **мисал'**. *Мисал'от* ќе го постелат и врз него **се** стават *ршниците*, во "устата" од *ршниците* ќе сипат пченица и еден од присутните со стап ќе почне да го врти горниот камен, но кобајаги ќе заглави и ќе го прашаат: *"Што море, пубратиме , вaја вудипица пе ти меле?"*; а тој ќе одговори: *"Еј море, пубратиме, зпаиш ли воја камип уд кога пеје кувап!"* (значи треба да се стават пари) [ТГ,164].

**мисáрница** f 'продавница за месо' ~ *и дéп дипéска сă–пăвáѓăт у–сéло Пустăлáре. Чувéкут и́ма ки́по, а сéстрạ–мо и́ма при́вăтпа мисáрпица* [ПК,2(305)].

**мисéјне** n 'кога од брашно, вода, квас и сол со мешање се добива тесто'

~ *ка́к да сăм ја́зе ју́бава[ буга́та кăшта на гла́ва[ че́сто мисе́јне, пиче́јне[ мăшките де́ца дăржа́јне[ че́сто ба́ници сука́јне* [ИГ,108].

**мисија** f 'делегација, обично дипломатска' ~ *а́ма се́каа ве́чăр пу–двă–тру́јца мăнува́ли, ко́ј му приче́ло. Зăто́ и не́каа ми́сија – фрăнцу́ска, пуди́гнина ут–кăлу́гирките ут–Со́лăн дујде́ла уф–Амба́р Ќо́ј... и виде́ла де́ца зăтво́рни* [ПК,2(304)].

**мисинч'и́на*** f **1**. 'небеско тело што свети навечер, нема своја топлина' ~ *сă прим'ăн'а у на́с ру́ба куту́ мисинч'и́ната ... и па́к пу бахч'а́та на го́р'ą на до́л, ја пра́ви хардау́ш'* [MS,t,33]; ~ *сă прим'ăни у нас ру́ба куту́ мисинч'и́ната и зв'ąзди́т'ą и ја́хнува ко́н'у, ги фта́сува на пант'о́ и ги уста́в'а* [MS,t,36]; има случаи кога редукцијата не е извршена докрај: **месинчи́на** ~ *ве́ли на́ј–ма́лката: ме́ни да ми зе́ми ца́рјувут си́н и да му ро́дја две́, една́ мо́ма и една́ мо́мче, мома́та да е́ со́с месинчи́на на́ че́лото* [V,PM,141]; ~ *тогас мајка и един вечер изл'ази на месинчината, ча знаила магиа, да и велиши на месинчината: "месинчино, мила хубава, дали јазе сам по–хубава"* [V,PM, 213]; ~ *ми рече: ако можиш на небето, што звезди има, сас слăнцето и сас месинчината на едно кадро да ги извадиш и аф лешка петри да ги избериш* [V,PM,89]; формата со назален призвук (**мисинчина**) е констатирана во регијата источно од Солун, додека на запад односниве траги се загубени, така до с. Градобор запишавме: **михчина**, слично е и во Ениџевардарско: **мисичи́на** ~ *бре́ниве́сто ца́рнуо́ка] ут дăле́ку дуписе́на[ друга́р не́маш да збору́ваш. – Ве́рен друга́р мисичи́на* [МЕ(Р),94]; ~ *де́јна а пра́ва пу ле́тну слăнце[ но́кја се ту́рва пу мисичи́на* [МЕ(Р),95]; ~ *кату излезе оданăд, најде чешма, на чешмата беши Маркова керка: кату слăнце светиши, кату месичина греиши, сос сребарни ибрици вода налјаваши* [V,PM,77]; **2**. изр. **уф–адна́ михчи́на** 'временски период од 30 дена, месец: откако ќе се појави месечината (**но́вина**), додека се изгуби (погибел, **гине́ш** – во говорот)' ~ *де́цта уф–адна́ михчи́на ми–сă–ро́дни* (= децата ми се родени во ист месец) [ПК,2(74)]; в. **м'ăсниц**; односно **ме́сиц** [ПВ(Кр)].

**Мисир** top. 'турски (араб.) назив за Египет' [V,PM,374].

**миси́р'*** m, bot. Zea mays 'лебно растение, пченка' ~ *утрипт'а́ и́ш'т'ąха да по́јат да тригу́суват (да б'е́рат) миси́р'ут* [MS,t,80]; ~ *миси́р куга́ и́ш'тиш' да с'ăш' за ур'е́ш' ни́вата ху́бав'ą* [MS,t,6]; ~ *и гу чиниха онова житу зăрно по зăрно, зашто мрафките фатиха една да носат ичмено, други чиницата, едни рăшта, други мисиро* [V,PM,97].

**Мисир Тарласи** top. 'ниви на кои се сади пченка' Зилјаховско (турц.) [ЈИ(СД),158)]; сп. **Мисирлăк**.

**миси́рка** m, bot. в. **мисир** ~ *ги удри́ха доби́ццту, фати́ха да фле́ват на́ ве́ткио ихăр, зашто́ та́мо бе́ха на́учени, на́ј–по́сле еди́н паливо́т; при но́вију ихăр има́ло една́ шу́ма от миси́рка* [ПД,122]; ~ *е–ее, сă–си–ќа́вум, ка́ не́ сă–сиќа́вум, кут сја́а ме́–ј: уф–пито́ко сăба́јлинта, ву́јко пригна́ вăло́јфто, удде́ нă–миси́ркатa* [ПК,2(248)]; ~ *ни́ą е́синта си–збра́ме чини́чка, миси́рка де́ – пу бижа́нско. Ра́јнте миси́рки кăжа́а дă–ј–збе́рме, дă–ме́л'ме, дă–ја́јме* [ПК, 2(223)]; така е во Кукушко и Дојранско, но во Фур: **чини́чка** [ПД(123)].

**мисирка** f, zool. в. **мисирок** ~ *вăтре писало: "Предлозан да го готвиш вечар, да го јадиме!" Ка видел така*

*Предлпзап, а избришуве книгата, пишуве друго писмо: "Да заколиш кукошки, гăски, мисирки, да зготвиш, да са гостиме!"* [V,PM,272].

**миси́ркин кра́шник** m 'вид пита од пченкарно брашно' [ПК,2(74)].

**миси́ркин лє́п** m 'леб од пченкарно брашно' ~ *иúа мисúркино иé јáјме óт иă–бóцке иă–тăрбушúпта* [ПК,2 (73)]; и: **мисиркóф** [ПД,118].

**ми́сичка** f, dem. од **миса** (**мисирка**); в. **миска** ~ *едиата úмаши прет иéја јарибúца сóс дéвет јарибúчки, иá тапсјá играúха... фтóрата úмаши едиá мúса сóс дéвет мúсички, иá тапсјá игрáјаха* [V,PM,135]; и: **мисúркичка** ~ *едиáта úма јáрибица сóс дéвет јáрипчета, фтóрата úма мúса сóс дéвет мисúркички, трéтата úма зáик сóс тазúа* [V,PM,137]; ~ *цáрјут гу викиá кујумџúата и му рéчи: "да ми иапрáвиш дрýга тапсјá да úма мúса сос дéвет мисúркички!"* [V,PM,137].

**Мисирлăк** top. 'ниви на кои се сее пченка' (сп. тур. mısır 'пченка') Зилјаховско [ЈИ(СД),158)].

**мисирóк** (и: **ми́сур**) m, zool. Meleagris gallopavo 'крупна машка домашна птица, шарена, женската се вика **мисúрка**' [ПС(Град)]; [MS,s,67]; ~ *царјут му даде пари, и тојиака отиде иа сокаците, по кăштите викаши: "куповам кокоша и мисирки, ча иа царјут му побегиа царицата и ки си ужени царјут за друга жена"* [V,PM,61]; ~ *éј мăшкуто уд мисúрките, мúска и мисирóк ги вúкуме* [ПД(126]; сп. **кá сé-ј надýл, алúс мисирóк** (се кажува за човек што се однесува претерано вообразено или пак што се лути и не зборува) [ПК,2(74)].

**миска** m, zool. Meleagris gallopavo (в. **мисирок**) [ПД(126)]; ~ *тăмáм иúа дукăрáме иă–плáдие мúските иа–плăдиúшто кулу двăиáјс сáато, глéдме кóл'те тувáрини: чéрги, кутéл и дă–бéгат* [ПК,2(74)].

**мискúн** m 'се кажува за човек што се однесува недолично, што нема срам' ~ *мáјка–му си–гă–типáл, мискúи и иă мискúио* [ПК,2(74)].

**мискинбрé** n, bot. 'вид домашно цвеќе со нарецкани лисја што мирисаат убаво' ~ *кúтка, гă–сáдăт дóма, лúстто ги–клáвăт кá вáрăт бláго дă–мирúсе иă–ýбуво бл`кто. Нúјпте лúста иóго иă–ýбуво мирúсăт* [ПК,2 (74)].

**мискинлăк** m 'лошо однесување, безобразлук' ~ *тóо шо–о–прáвте вúа мискипăк–еј, тóо иúгде гу–иéма* [ПК,2(74)].

**мисла** f **1.** 'расудок – она што е резултат на дејноста на резумот' ~ *се иаогја прид идеи "паметиик" шо му–ј пувăријиа мислите иа по–вичка ут 2200 гудини иапред* [ME(P),69]; ~ *катó отишлú при визúрја, ṕокáзал са ḱосéто, чи тóј му е сúи, пак дéтето го úма катó хизмикáр. И иа визúрја мислата му билá дáјма иа дéтето* [V,PM,257]; **2.** 'благослов' – во врска со обредот крштавање има ваков обичај: уште во петокот таткото на новороденчето оди да го повика кумот носејќи **пуклон** (погача и малку каранфил; поканата се врачува 2 дена порано за да има кумот време да се приготви за **крштејне**); прво ќе му бакне рака на кумот а потоа ќе му рече: *"Сус Божија мисла уф иидел'а лагиме да крстиме"* [ТГ,113] – прави впечаток присуството на гл. именка од перфективен глагол: **крштејне**; **3.** 'желба' – на свадбената вечера, таткото на невестата благословува: ~ *"Ка е арио Госпуд иека даде? Мисла ајарлија да ии биде! Ново рудиииство ду века да трае. Госпуд*

*на сите вaja радуст да ja даде!"* [ТГ,163].

**ми́сле** impf 1. 'расудува, односно анализира' ~ *тогај калугерот му вели на сиромахот: "сину, от вечерот што ки мислиш на умот, да го оставиш за утрината за по–харно е"* [V,PM,132]; ~ *"ади сега, ету везмјајти си о–тука и ваште дјалови и да си појти сос здрави и ошти еднош да мислите Бога и да ни правити така!"* [V,PM,180]; 2. 'претпоставува' ~ *и на чеса́ дојде ме́чката и е фа́ти да е дере́ сас пе́хтете, пак ба́бата е ба́рашја ме́чката и хи́ са ми́слеше, чи е јонак,... Оти имашја вӑлна, ми́слеше, чи е ќу́рк* [V,PM,264]; ~ *о́ни мисли́ли–сӑ дӑ–сӑ–исте́пни – и нима́ло* [ПК,2 (218)]; ~ *ни́ӑ о́јме зӑ–Гӑрција, ми́слиме о́ти па́к е ту́рцко, ќи–пе́ма гра́јнца* [ПК,2(220)]; 3. 'проценува нешто' ~ *пу–пӑти ма́мо сритна́хме[ се́стрӑ–ми ма́мо, Лил'ја́на...[ и зе́тӑ–ми сус мӑшко де́те[ мисли́хме ма́мо, чуди́хме–се: [ да́л' дӑ–зӑко́л'ум се́стрӑ–ми[ де́те сира́че ќ–усша́не* [ПК,2(314)]; ~ *што си веле ем гуворе Попово Јуванче:[ "Што ти мислиш, што ти лагиш, црна Арапино![ не сум пиле, не сум овца, сус лаф да ма плашиш"* [ТГ,41]; (сп. **сӑ у́м'а̣(м)** = мислам) [MS,s,67]; 4. 'има наум нешто конкретно, зборува за нешто': ~ *кӑрча́к – еј мла́д за́јц, не́ ми́сл'ум мӑле́чко е́птен, не́го мо́же ве́ч дӑ–бе́ге* [ПД,125] (сп. **не́го** = туку) ; ~ *прет тӑрлуто шо́–ј зӑгра́дӑпо, то:–ј кута́р. Ми́сл'ум тӑрӑлто се́–ј тӑрло, е пред н'о: и́ма зӑгра́дӑпо, то: мигда́нче што–ј, го́лто ме́сто, то́–ј кута́р* [ПД,125-126]; ~ **змија́нӑц** – *тре́ва, цве́то ка́ ќо: да́де смӑрде но́го... Ми́сл'ум цве́то, а пло́до по́сле му стӑну́ве куту уд чипи́чка кла́шче, ма́л'ка уд чипи́чка* [ПД,122]; 5. 'верува, очекува' ~ *пӑмпо́ро, ве́ле, ми́сл'ум нӑ–ме́не по́клуп дӑ–ми–гу–да́јш, зӑто́: шо́ ти–изл'ӑкува́х де́тто, а–ти́ то́лко до́ктуре си–искул'а́л зӑрди не́го* [ПД, 149]; ~ *Ту́ше Ба́лтуф ми–би́ше учи́тӑл. Ту́ше Ба́лтӑф ут–Куку́ш. А бе, на́шо, мӑкидо́нцко. Ти́ ми́слиш о́т–еј гӑрцко, а́ма уф–на́што се́ло не́мше ни еди́н Гӑрк* [ПК,2(319)]; ~ *да:–мӑжсум о́ште Ру́шка, и о́па дӑ сӑ удо́ме, ми́сл'ум ќи–ми–па́дне ка́мин ут–сӑрцто* [ПК,2(176)]; 6. 'планира' ~ *ѓу́птипо му–ка̣жа́л о́ти о́п ми́сле да̣–о̣дне́се во́да ус–ка̣на́л, а не́ да̣–си–игра́е ус–то́лко ма́лку* [ВГ(М).272]; ~ *по дно време имало един човек, мислиши да се опопи, по кату не имал чепдо, зарди това млого ахтлиа беши* [V,PM,215]; ~ *ја́ска зӑ–в`дип ми́сл'ум, зӑ–у́тре не́ зна́м шо́ ќи–мӑ–па́јде, о́ти а́с ни–у́мрип сум, ни–жи́ф сум* [ПК,2 (279)]; 7. – **(сӑ):** *а.* 'се двоуми, не може да се одлучи' ~ *ка́ лӑже чуве́к са́мо пуглӑште, о́ти кри́ф–еј не́што. Ка́ ќи–ка́же са́мо пуглӑште, сӑ–ми́сле ка́ дӑ–излӑже* [ПК,2(242)]; ~ *та̣ и́ч не́ му–сӑ–ми́сли, ни́м сӑ–мӑчи ус–не́го* [ПК,2(196)]; *б.* 'се грижи' ~ *и, на́пкуңе то́: му–ка̣жа́л: "Чо́рба̣ци, га́зда, а́к т–е́ј мӑка уд–ме́не да̣–уста́вум" – рӑче́л. "А. шо́ ки–м–е́ј мӑка ут те́бе!" "Ми́ то́га̣ј шо́ са̣–ми́слиш то̣́лко, а́јде ка́жи"* [ВД(Н),279]; *в.* 'се надева, очекува' ~ *а та́м ни–дӑде́а п–а́дна вре́јка бра́шно за̣ пу–пӑто, дӑ–си–до́јме. Е си–ми́сл'ӑхме па́ ќ–сӑ вӑрниме зӑ–Ку́куш, ле́буве та́м си́чко. Арпо а́ма ту́к ка́ дуjде́ме ту́к устӑна́ме; нӑ–муже́ме до́јме до:–ви́јме Ку́куш о́ш адпо́ч* [ПК,2(196)].

**мисници** pl. 'период од годината што

трае од Божиќ па до почетокот на велигденските пости'; името го добиле според тоа дека тогаш се јаде **месо** (**мисници** – со редукција на **е** > **и**) [ТГ,12].

**мису́р** m 'сад од земја во кој се става јадење' [ПД(120)]; ~ *гуле́м сǎ́т ут–пр̌ǎ́с или ут пǎрцула́н, зǎ–чо́рба или зǎ–ју́рт дǎ–си–кла́виш* (ПК(Кр)]; ~ *Марковице, бре млада невесто,[ засукај си скути ем ракаве,[ измеси си ду девит пугачи,[ исукај си ду девит баници,[ испечи си уф мисур кукошка* [ТГ,177]; ~ *ут пр̌ǎ́с шо сǎ – бил'у́ре, уд чи́пго – башка́, и пија́та* (од порцелан). *Тука пǎни́ци ви́кат, не́ ви́кат мису́ре* [ИГ,120]. Во Солунско (Град): во него (во **мисурот**) чукаат лук, а тоа што го држат в рака се вика **лугу́дник** (од шимширово дрво) [ПК,2(74)].

**мисурче** n, dem. од **мисур** – кога ќе дојдат гости и кога ги послужуваат на средина се става **мисурче сус благо** (= конфитур, слатко: од **риндусана** тиква **сус пикмез** варена, поселена со печен сусам, од модри патлиџани варени **сус пикмес**, од кора од лубеница варена со шеќер, од дуњи **риндусани** или во парчиња, од грозје варено во **пикмез**, слатко од трендафил и др.) [ТГ,89].

**Ми́та** 'ж. л. име' ~ *ми́ла Ми́та мо́ме џǎрни јо́чи [ џǎрни, џǎрни мо́ме куту гро́зде* [ПК,2(257)].

**митаксута́** f 'свилена материја'; сп. **ифа́змата** [MS,s,67].

**мита́нија** f 'клекнување на колена во знак на молба' ~ *бапте пра́ват мита́нија уф–џǎрквǎта ка́ сǎ–мо́л'ǎт нǎ–бо́га* [ПК,2(74)]; сп.: **пра́ве мита́јне** (= се моли) [ПД(Пат)]; односно: **чи́не мита́јне** ~ *к'и сǎ про́сте ус та́ткуто, ус ма́јкǎта, к'и чи́не мита́јне, к'и ба́кне рǎ́ка* [ИГ,117].

**мита́ре (сǎ)** impf 'кога животно (пр. коњ) го менува влакното' [ПК,2 (74)].

**мите́ну** adj 'исчистено место со помош на метла' ~ *порǎ́нч'аа на не́ја да исме́ти кǎ́штата, ама да е́ ни́ту мите́ну, ни́ту не́ мите́ну* [V,PM,132]; ~ *когá дó̀јдоха самови́лите, најдо́ха ни́ту мите́ну, ни́ту немите́ну* [V,PM, 132].

**мите́** impf 1. 'со направа од ситни гранчиња од посебен вид растенија (**метла**) чисти дома, на дворот или на гумното' ~ *за ве́змат ж'е́нат'ą митла́та, за гу мита́т (враш'и́луту)* [MS,t,66]; ~ зǎса врǎ́нат на враш'и́луту, за мита́т враш'и́луту, за му ту́рнат о́да [MS,t,67]; ~ *па́к са вǎрна́ зме́ју, каза́ на не́ја: "ту́к та́м да мите́ш!"* [V,PM,132]; и: **ме́те** ~ *мо́ма ме́те ма́ле ра́мни дво́ри, џа́нум[ мо́ма ме́те ма́ле ра́мни дво́ри[ сǎ́с два́ стра́ка ма́ле бе́л буси́л'ук, џа́нум* [ПК,2(328)]; ~ *невеста си двори мете,[ двори мете слǎзи роне,[ нема никуј пукрај неја,[ само едно слǎнце* летно [ТГ,55]; ~ *један ден ја накарала мајка хи да смете дора. Тја как си мела , малчичкото хи братле си играло по доро... го ударила јаче по рǎкǎтǎ једно даро* [V,PM,292]; 2. изр. **удри́ една́ ме́тла** (исчисти нешто на брзина - со помош на метла) ~ *и тја́нака фати́ – ту́ка една́ ме́тла, удри́, та́мо една́, са чи́ни на ме́сто мите́ну, на ме́сто не́мите́ну* [V,PM,132].

**митée** (< **метее** – со редукција) impf 'си дозволува, се однесува слободно' ~ *ним сǎ л'у́ти, мите́м прǎт те́п и зǎто́ не́ стану́вум* [ПК(Мор)]; – вечерта на свадбата, кога младите ќе се повлечат, присутните прават шеги за сметка на невестата и младоженецот, при тоа некои употребуваат и непристојни зборови, но свекорот и свекрвата не се лутат, бидејќи

овие шаливчини **митејат** [ТГ,186].

**митил'** m, zool. Distomum hepaticum **1.** 'паразит што се развива во црниот дроб на животните, особено на овците' – на празникот **Врбница** сите одат на црква и таму добиваат гранчиња од врба од кои плетат венец и го обесуваат до иконата; стариот венец (од минатата година) се чува додека не се замени со новиот, а потоа стариот се иситнува и помешан со трици им се дава на воловите, со верба дека тоа ќе ги чува од болеста метил' [ТГ,56]; **2.** bot. 'паразитско растение, стебленцето му е како жолт конец што се завиткува околу стеблото на друго растение (пр. околу тутунот) и така се храни, но го уништува растението' [ПС(Град)]; [ПК,2(74)].

**митил'а́к** m 'дете со нежно здравје'; често има пејоративно значење [ПК,2(74)]; [ПК(Гăр)]; сп. **митил'**.

**митил'а́ф** adj **1.** 'добиче болно од метил' ~ **митил'а́ва о́фца; 2.** fig. 'болникав, исцрпен од болести' ~ *ти́а де́цта а́дни митил'а́ви шо́ сă–пугуди́и, сă–измăчи́х дуде́к дă–нă–ја́кнăт* [ПК,2(74)]; ~ *зе́ а́дин митил'а́ф мăш* [ПК(Мор)].

**митили́к** m 'турска пара со мала вредност (преку тур. од франц. metallique) [ПД,134]; ~ *такви папуци да ми направиш, што се мажат буја, уд четири митилика една кутијка, и да лăскат, сус високи тупуци* (потпетици) [ТГ,134]; fig. 'симбол за ситна пара' ~ *не́мум ни пулви́н (скăршин) митили́к* [ПК,2(74)].

**ми́тке (сă)** impf 'кога некој отворено лицемери, односно се додворува' ~ *та́а но́го не́што ти сă–ми́тке, са́ке дă–ј сă–свăрше не́каа рăбо́та ус–ле́сничко* [ПК,2(74)].

**митлини́к** m 'место каде што растат црни метли – обично покрај река' (со нив ги метат дворовите и гумната) [ПК,2(74)].

**Ми́то** m 'м. л. име' ~ *та́а кắштта ка гуто́вахме, удде́ме ус–Ми́то, ус–си́н–ми, зă–кирми́ди* [ПК,2(239)]; ~ *мо́мта нă Ми́то а́рна ки́тка му зắкăчи́* (=го посрамоти) [ПК,2(152)].

**Митов*** adj 'нешто што му припаѓа на Мито' ~ *дупи југо, дупи,[ дупи да не дупиш,[ ки ти дадум, југо,[ мома црнајока...[ неја си ја сакат,[ јуф Јуванови двори,[ на Митови рăци* [ТГ,142].

**Митотасово лувиште** top. 'име на место покрај брегот на Езерото (Дојранско), семејството **Митотасови** таму имале **лувиште**'; се наоѓа во локалитетот **Орео** [КД,65].

**Митра** 'ж. л. име запишано во Гевгелиско' ~ *мури, ела, ела, Митро ле, ќерко,[ јуф мајка на госте![ мури, мајка ки ти праве, ле ќерко,[ слатка ми вечера* [ТГ,197].

**Ми́тре** 'м. л. име запишано во Кукушко' ~ *де́до Ми́тре, се́тне кажу́јфше де́до–ми; има́ло не́куј Сто́јче и бра́т–му нă–Го́це Де́лчуф – Ми́ла́н. Они сă–би́ли уф–не́ка па́ша ни́ва, уф–не́ка рắш* [ПК,2(152)]; во Солунско: **Митри** (со редукција на финалното **-е** во **-и**), ~ *Митри уд Илија* – случај во кој имаме изразување на посвојност со предлогот **уд** (наместо 'на'); го констатиравме при истражувањата во Солунско, што потврдува дека во ова регија влијанието од балканската јазична алијанса било силно изразено [ПС(Град)].

**Митро́вдин** 'име на христијански празник, Св. Димитрија, но го празнувале во минатото и Турците под име **Касим.** Народот смета дека зимата почнува од Митровдин, а тогаш и се завршува **чубанската, вулуварската и измиќарската** година.

Дотогаш треба да биде собран од нивите сиот **берикет**, бидејќи од тој ден селските говеда ги пуштаат в поле **ајмана** (без чувар)' ~ *пéтте лéба на вéчăра ýмин дéн; на зáстрă-та к'и дóе пóпут да дúге пăпăгúа. Слýжба прáваа на Митрóвдин, на св. Ранг'ил', на св. Атанáс* [ИГ,118]; ~ *вéл'ум: "Дéка–ј бáба?" – "Е, умрé бáбă–ти, вéле, тáм гă–зариjáх уф–адúн ендéк, гă–пукрúх". Ет тăквó нáшто бéгине бúше. Кá дујдé тáтко, тáа зúма тóо бúше прăт Митрóвдин* [ПК,2(249)]; ~ *á пă мóо дéдо пă бúше вујнúк, тýрски вујнúк бúă гу–зимáли. Уф–Сéр бúше. Е сéтне áдно врéме, тá зúма кá дујдé. тó Митрóвдин нúă пуминáме тáмă* [ПК,2(251)].

**митровска сăбута** – според актуелниот празник и саботите имаат свои имиња: **вели сăбута, митровска сăбута, крстовска сăбута, лазарува сăбута, тодурува сăбута, бела сăбута** (сăбота пред **Ѓургевден**) [ТГ,9].

**митрóфцко** (скратено од **митрóфцко цвéќе**) n, bot. 'цвеќе што цути на есен, кога е празникот **Митрóвден**' [ПК(Мор)].

**митрóфцќо мéсиц** m 'период од годината кога паѓа празникот **Митрóвден**' [ПК,2(74)]; Тановиќ запишал (во Гевгелиско) **митровски** или **касим** за месец октомври [ТГ,7].

**Митруф** 'фамилијарно име, презиме, го запишавме во Кукушко' ~ *jáс сă–вúкум Дипúш Гóце Мúтруф, рóдин ил'áда óсумсто, дивéјсе дивéтта гудúна уф–сéло Штéмница* [ПК,2(239)].

**митрăлéс*** m 'вид оружје, пука рафално' ~ *цéлто сéло, сúте бигáме, Кýкуш дујдéме. Кá дујдéме у–Кýкуш, кóј нă–кóјн кăлдéл нéко шéјче, кóј нă–мăгáре кăлдéл... Слýшăхме пýкат тóпуве, митрăлéзе* [ПК,2(338)] – уште една потврда за присутноста на балканизми во односнава регија – беспредлошкото функционирање на додатокот за место: **сúте бигáме, Кýкуш дујдéме**.

**миќáва** f 'топло (*мéко*) време во зимски период, кога снегот се топи' [ПК,2(74)]; така и во Солунско [ПС(Град)].

**мифúже** pl 'вид слатки, правени од *кори*, се носат на родилките кога се оди на крштевка (место питулици)' [ПК,2(74)].

**михáлка*** f 'округло, специјално парче дрво за сучење, сукало' ~ *с'éтн'а за гу зам'áсат ч'áстуту ... за гу зм'áсат хýбавúч'ка, да с'éтн'а за в'éпат крăнгу и михáлката* [MS,t,8]. Со исто значење и: **туч'úлу** [MS,s,66].

**михана** f 'просторија каде што се собираат на разговор мажи, се точи алкохол, кафеана' ~ *тăрчаха солунските граѓани да го причекат, кој нога му бацува, кој рăка, кој полта и он право на ладна михана тегли* [МС(В),98]; ~ *от тáмо отúде нá михáните, нá едн́á миханá пúшиши; "кóј нé ки пúј двé чáша ракúа, мăж нé си брóи, от жéна по–алчáк јé!"* [V,PM,123]; ~ *и кату беха просили, берали дјакон'а, хлеб, пари много, и да отидоха на една михана да јадат* [V,PM,188]; ~ *едно врјаме три аргатини побратими били, работеха и троицата по шејсет пари на ден.., един ден отидоха на миханата* [V,PM,118]; и: **мијана** ~ *ја уд лоза си црвено грозде јубаво,[ ја уд грозде си црвено вино јубаво,[ ја пу вино си л'ути кумијна јубави,[ ја јуд кумијна л'ута ракија јубава,[ она курдисала сред село мијана јубава* [ТГ,156]; ~ *вино пијат, грозде јадат,[ за тоја са бели![ кога мăже на јурајне,[ они на мијани;[ кога мăже јуд урајне,[ они на пустели,[ – Е бре мăжо,*

*мили мăжо,[ моние се разбулех* [ТГ,39-40].

**миханеџиа** m 'човек што има кафеана, односно што работи в кафеана' ~ *му вéли: "нéма нúшту брáтќа!" Тúа двеmé брáтќа не бéха човеци, туку бéха змéјуви, имáха и побрáтими крăшмалúџи (михáнџиúе)* [V,PM, 116].

**михáнима** f 'направа што функционира како механизам' ~ *с'éтн'ą ут мрăва вр'ăм'ą ш'ту цару́ваш'и óш'ти изл'áзи идпó михáнима пиш'тóф* [MS,t,39]; во односниве говори често се срекава именка во служба на атрибут на друга именка, каков што е примерот од контекстот: **михáнима пиш'тóф**.

**михтија** m 'чиновник во османлиската администрација, помошник на **михтијата**' [ТГ,100].

**миху́р** m 'печат' (обично од метал, се става на восок) [MS,s,66], в. **мијур**.

**михчúнка** f 'парче месо без коски' ~ *сăфú мéсо, бис кóска, бис лóј, сáмо цăрвéно мéсо* [ПК,2(74)].

**михăнизáција** f ~ *Ас–бих уф–тáа кăшта, утúдăх. Ká ќ–óјш Милéт Бáхчта уд–дéсна стрáна, пут–нă-то–ј нúјнта кăштичка, стóо кут–диќáнче. Има адиú рáла тáм устáвно, тăквú кут–михăнизáција* [ПК,2(309)].

**Мицан** 'м. л. име' ~ *едúн дéн гу најдóха едиú чобáни и гу земáха, ... фатúли гу, приминúли гу, исчистúли гу и úмето му турúли Мицáн* [V,PM, 45].

**мúцка** impf 'клоца, удира со задните нозе' ~ *мúцка магáр'ąту* (= клоца магарето); сп. **рăта** [MS,s,66].

**Мúцо** м. л. име ~ *уддéх до–вúдум дéлт Мúцо, бéре ду́ша* (= умира) [ПК,2(154)]; ~ *имше адúн гу–вúка: Гăрлицта. Сé гăрлише óн, бóлис. Гăрличáро Мúцо му–вúка:* [ПК,2 (242)]; ~ *и тúą сáа гу–фáјкăт дé-тто дă–кáже кóј утипá Ту́рчинут... м–удрúли ќутéкут, о–пубăркáли и кăжáл: "крицувáне". "Кóј са?" – "Мúцо Пăнăјóтув и Гóце Кл'áнкуф"* [ПК,2(294)]; и: **Мице** ~ *кáк нé, тугáј áс сáках ергéн, тугáј. Мúце Гóшовјо: ергéн бúше, мă–сáкше мéн, áма нé мă–дáвăха уд дóма* [ПК,2 (342)].

**мич'кáрин** m 'тој што има припитомена мечка и со неа ги забавува луѓето и собира пари' [MS,s,66].

**мицидúа** f 'сребрена турска монета' [ПК,2(74)]; ~ *трú кóјна нăјдéа, сă–кăчúа, кóј по–аднá лúра дáве, кóј пу–аднá мицидúа–ту́рска, срéбро дáве* [ПК,2(356)]; ~ *напăлни–ми мá-ле мишинлúј дисáги [ еднóто óкно ту́рцки жăлти лúри [ дру́гото óкно бéли мицăдúи* [ПК,2(273)].

**миш*** m, zool., Mus 'ситен гризач, глушец' (го има полски и домашен) [ПВ(Кр)]; ~ *фливáјќи тóо мáчто уф–нăтре глéде тáм áдни глу́хци, áдни мúше, свáдба прáвăт и гу–фá-ште кутурóко, нă–ку́мо* [ПК,2(264)]; ~ *"Еј уфчаро, тă–кажум нă–мишо ти–јзгризе уште"* [ВК(И),291].

**Миш Дере** top. 'дол, река'; Ј. Иванов називот го изведува од **миш-ка** 'глушец' [ЈИ(СД),158)]; може да се допушти дека овде се работи за редукција од тур. meşe 'вид даб', заглавната единица би значела 'дол со дабје'; според тур. образец атрибутската определба да ја зачува основната именска форма, сп. meşin çanta ('кожа' + 'чанта' место 'кожена чанта'), meşin caket ('кожа' + 'палто' место 'кожено палто').

**миш'áн*** m **1.** 'доказ, нишан, белег' ~ *и утúдух на кафинéту, му дáдух миш'áнит'ą, ни в'áрувáши* [MS,t,73]; ~ *ми дојде така на умот: га кладох*

*на врӑх таванот на удајата ми; та от онна карагроши имаши един сос тарапканофска мишан, ету това је!* [V,PM,39]; ~ *"мене ме пусна татко ти да те земам. Јаз сам аскер на него. Глендаш царска мишјани што имам, а?"* [V,PM,155]; ~ *дру́гајут гу ч'а́каш'и; "е́! – вилѝ – ш'о́ стóри? ми дуне́си миш'а́н'а ут ж'ина́та–ми?"* [MS,t,71]; и: **нишан; 2.** изр. **миниха нишан** (= кога се случува свршувачка си разменуваат подароци – **нишани**) ~ *тогас тојнака извади и другиот алтӑн, гу даде на мајка му, и един прӑстен. И отиде мајка му на царјут, миниха нишан, чиниха малук армас, и са чини голем радост* [V, PM,49] - случај на употреба на финалната група **-ст** (*радост*), освен во Солунско од каде што е контекстот, ваков изговор констатиравме и при истражувањата во Кајларско (с. Тремно).

**мишанлиа** adj 'обележан (што има неказнак, нишан)' ~ *изважда сиромаху един карагрош, му дава, и тој да е бил мишанлиа... и гу позна владиката карагрошут, ча беши негову* [V,PM,39] – случај со нарушена конгруенција, што резултира од "разнишаноста" на категоријата род: **карагрошут, ... негову**; ~ *кату хождаха по тук по там, излезоха на един друм, најдоха един камин голем мишанлиа* [V,PM,237]; ~ *тога́с бога́тиот пот ска́лата здигна́ еди́н мерме́р ка́мин мишанли́а;... гу зема́ кл'у́чот и отвори́ неговата магази́а* [V,PM,17] – уште еден случај на употреба на именка во служба на атрибут: **мерме́р ка́мин** мишанли́а [V,PM,39].

**мишарник** m 'направа за фаќање глувци' (називот е мотивиран; сп. **миш**) [ПВ(Кр)].

**миш'име́р** m 'времето околу ручек, пладне' ~ *дур на миш'име́р сӑ мӑнкаха, ни муж'а́ да гу ја́хни пуиди́н* [MS,t,59].

**мишинли́а*** adj 'нешто направено од обработена кожа од овца' (од тур. meşin) ~ *напӑлни–ми ма́ле мишинли́ј диса́ги [ едно́то о́кно ту́рцки жӑлти ли́ри [ дру́гото о́кно бе́ли мицӑди́и* [ПК,2(273)].

**мишјанче** n, dem. од **миш'а́н** (в. таму под **1.**) ~ *тогај му дадоха пӑт и едно мишјанче и му рекоха, кога ки стани ихтиза* (= кога ќе има потреба) *аскер от мраве, тогај това мишан да го клава на вогинот – "ниа фтасувами тамо"* [V,PM,157].

**ми́шка*** f, в. **миш 1.** ~ *па́к на́ она́ја зе́мја тако́в не́шту не би́ха видја́ли и, га́ седна́ха да ру́чат, от ми́шките со́с прӑт са бра́нјаха. Ма́чката, ка́к бе́ши гла́дна, фатѝ та́мо, едно́ ми́шки одавѝ, дру́ги изтепа́, дру́гите побе́гнали и фрет са́ искри́ха* [V,PM, 109]; ~ *вечер котката беши собрала сичките мишки да им вели: "е море, мишки, от вас сакам да открадети от царјувата мома прӑстенот, што беши тја открала от нашот господар!"* [V,PM,205]; во Солунско **ми́ш'ка** (и: **мӑшка**); сп. **ди́ва ми́шка** 'верверица' [MS,s,67].

**ми́шка** f **1.** 'делот од раката, под рамото, накај градите' ~ *на пӑтут гу стре́јкам, ду́шо, тво́јто ста́ру а́ру... пи́цците јув рӑци, ду́шо, купра́л'та пуд ми́шка* [МЕ(Р),98]; ~ *Бог да јобије, мамо, терзијчето,[ што ми скроји, мале, јелечеце?[ штоногно ме стеге чак јод мишки,[ аман, аман, мила мале, до пазвички* [ТГ, 39]; **2.** изр.: **збúре ми́шки** 'со собирање рацете накај телото покажува дека не му е познато, односно дека нема можности' ~ *не́ зна́а ни́што, збúре ми́шки, сӑ–чу́де* [ПК,2(164)], [ПК,2 (150)]; **две́ лубни́ци пуд адна ми́шка**

**нé сă нóсат** (= две важни работи не можат да се вршат во исто време) [ПК(Ал)].

**мишији** adj 'нешто што се однесува на **миш** (глушец)' ~ *ка си дупа* **сечко** *един ветар и дош, ка си зафати една* **лапавица**, *хеј море, хеј, чувек уд студено уф* **мишији** *дупки да са* **напике** [ТГ,13].

**миш'турúја*** m 'тој што купува, купувач' ~ *кăк вúд'ạха миш'турúјиту (пелатúјата) тýс прéпиуту д'ắтл'ạ ... фáт'ạха сúч'ка да хóж'дат тáму* [MS,t,81]; ~ *тýрăт–гу путрéтут фуф–кăмáрта и пúше нă–чéшмата: кóј ки–дóјде миштурúја, ки–пúе, ки–јáде, кóјне ки–зóбе, пáри нéма дă–се зéме – сáмо пу–аднá прúкăска ки–кáже* [ВК,283].

**мишувúна** f **1**.'измет од глувци'; **2**. 'раничка на устата што се појавила по каснување на храна *пулáзна* од **миш**' [ПК,2(74)].

**мишуф*** adj 'нешто што е поврзано со **миш**'; сп. изр.: *ќи–с нăбýте уф–мúшуфта дýпка* (= ќе се сокрие некаде) ~ *óн кá–ќ трéбе дă–ти–свắрше нéкаа рăбóта, ќи–с нạбýте уф–мúшуфта дýпка* [ПК,2(201)]; в. **мишији**.

**мишче** (и: **михче**) n, zool., dem. од 'миш' ~ *и заедноч царјут зема една златна паница, аф неа тури едно живо мишче, гу похлупи и гу закара аф пихпата удаја* [V,PM,64]; ~ *стана, зема златната паница, га отвори и заедноч мишчету побегнало и флеглу аф една дупка* [V,PM,64].

**мишăвúна** f 'нешто измешано' (во случајот: пченка, јачмен и др. житни култури) [ПВ(Кр)].

**мјáау-мјáау** interj 'подражавање на звукот што го испушта мачката' ~ *кучúнцто, мáчицто и питéлчто гă–прăчикáли. Кучúнцто чипúло: ѓáф–ѓáф–ѓáф, тá–ј мóјта дóда, мáчицто пá тăкá: мјáау–мјáау–мјáау, тá–ј мóјта дóда* [ПК,2(285)]; и: **мјáу** ~ *сă–кăчýве кýчто, вăрвăт. Ги–видéло мáчто: "Мăрл'áу, мăрл'áу, мјáу, ее, пријáтăле, дéк óјте?" "А–бе, óјме нă–плáнинта, гúби бе"* [ПК,2(275)].

**мјакне*** pf 'кога мачката испушта глас' ~ *момичката тога боднала с една игла петелчето и тој коткоригнало, боднала и коткăтă, и тја мјакнала* – случај за нарушена конгруенција: субјетот во машки а предикатот во среден род: *боднала ... и тој коткоригнало* (мешањето на категоријата род во долновардарските говори е обработена во граматичкиот дел) [V,PM,287].

**мјара** f 'сад што служи за мерење жито (пр. во водениците)' ~ *му казали: "утре рано да дојдеш, шта ти кажеме три работи. Ако ги свăршиш – харно, ако не , шта та загобиме". Отишел отрипта и му насипали на едно вăршило по една мјара от фрет семјата и го накарали "до утре рано ако можеш да ги одбереш"* [V,PM,258].

**мјафка** impf 'кога кобилата испушта глас (пр. кога го бара ждребето)' [ПС(Град)].

**мјáфке** impf в. **мјакне** ~ *кýчицто чипúло: "ѓáу–ѓáу, сáкум áдно пáрче лéпче!" Мáчицто, и óно мјáфке, сáке* [ПК,2(285)]; во Драг: **мл'áфке** ~ *шó мл'áфке тóо мáчто, пýштј–о* [ПК,2(74)].

**млад(т)** adj **1**.'тој што е на (релативно) млада возраст, наскоро роден или наскоро оформен – орр. на стар' [MS,s,67]; ~ *"Мă–пушчú, вéле, пăрú дă–печáл'ум, ... дă–знáјш, вéле, нă–кăквá мắка сум!" "Нă–кăквá мắка си?! Нúшчо нéма, рăчé, мắка нă–млáт чувéк"* [ПД,146]; ~ *еј млáд зáјц, нé мúсл'ум мăлéчкоептéн, него*

*мо́же ве́ч дъ̆ бе́ге* [ПД(125)] – случај на употреба на адверсативниот сврзник **него**; ~ *дурде́ бе́х мла́т и връ̆тја́х ка́минут да ме́ли води-ни́цата, бе́х ха́рип, и ме зо́беа, и ме по́иха, и ме́ че́шеха, а́ма сега́ оста-рја́х* [V,PM,138]; ~ *та́мо во царјут чипи млогу вре́ме, и еди́п де́п изле́-зпал да си ше́та по сока́ките и, кату шеташи, пајде́ едпи жепи: една́ ста́ра ба́ба и три́ мла́ди* [V,PM, 9]; **1.а.** има случаи кога именката се испушта, бидејќи се подразбира: ~ *му вели: "паистипа, мои сипуви, па човек ва мириса. Гу имам скриип едип млат, ама дурде пе си закӑ-лпети за мајчипо ви златип зъ̆б, пема кабил да гу извадја јаз па мегдап"* [V,PM,51]; **2.** 'тој што наскоро стапил во брак' (ја констати-равме само множинската форма: **млади** = младоженци, именката е испуштена) ~ *и опи за езмат по една каписка и дру̀ги мапци, и по едип кропдир випу, за си соберат па па зептјувата кашта. Кату за подат: "добро вечер! дај Бог добро! чисти ви младиту!'* [V,PM,250]; ~ *па субота па часот па 9 сватот за собере пеколко мажи и жепи. За везмат л'ап, випу, јадепи. За подат па пивјастипската кашта, да повидјат младиту* [V,PM,251]; ~ *така чипиха свадба сос толко гозби, сос толко тъ̆папи, свирки. И па вечерта, кога ги беха затворили младите в една удаја, и двете беха стрампи, как да са приближет* [V, PM,j92]; **3.** 'нов' ~ *едип деп Сраулци рече па млада Милошица: "тето, ти съ̆ мол'ам да ми даиш кл'учовете да отворам млади килари и темпи зандапи"* [МС(В),95]; **4.** изр. **куту млад зет стоје уф ќоше** – овој израз е поврзан со свадбената вечера кога таткото и роднините на невеста-та ќе дојдат кај сватот и откако ќе наздрават **пумож Бог** ќе наседнат околу богатата трпеза, но младоже-нецот не смее да седне, тој стои и посматра од ќошето, оттаму и изра-зот [ТГ,176].

**младе́ш*** m 'млади луѓе, младина' ~ *пародо гаа́ре пе́ма пи стра́м пи убра́с, то́о мла̣де́жо пе́ зпа́а шо́ пра́ве* [ПК,2(178)]; ~ *па́шјо млӑде́ш пъ̆–тъ̆рпъ̆ еј зъ̆до́јп, пъ̆–мо́јш до–пу-ве́лиш, пъ̆–мо́јш ла́ф дъ̆–му–ка́јш* [ПК,2(186)].

**младенци** pl. 'девојка и младич што наскоро стапиле во брак' ~ *вичерта му била: што е мир па светут; су пого видоло и су пого јасте и му рекле: "Господи! Ил'ада и едип човек дујде па видулто; пувилиата што ти е?" Госпуд му рекъ̆л: "Што има пред мепе па софрата, тоа да имат и младепците ут век ду век"* [V,PM,266]; – на свадбената вечера прв благословува кумот: ~ *"вaја гудипа випчаме, Госпуд да пувеле уд гудипа воја време мӑшко дете да крстиме! Уцакут да гу пудпо-виме. На младепци Госпуд касмет да им даде! Мир и милуст миѓу пих да биде! Сус мед и млеко да се рапат! Сус Божји ангели да вичерат и кумство ду века да биде!"* [ТГ,184].

**младина́** (и: **мла́дус**) f 'младо поколение, што се наоѓа во периодот по детството' [MS,s,67]; ~ *к'и те пи́там ем распи́там –[ дал' те ли́че ли́це[ за младипа, за млади́па за певе́ста[ ак те ли́че за млади́па, ли́це,[ к'и те рапам, ли́це[ цъ̆рве́п шике́р, су́хо гро́зде* [ИГ,107].

**мла́до жи́то** bot. 'жито што се сее напролет' ...

**младос(т)*** f 'периодот од човешкиот живот што следува по детството' – родителите се грижат нивниот син да не почне да пие или да се карта, т.е. *да пе биде кумарџија.*

Сепак доколку се случи синот да не ги уважува овие совети тогаш може да "му погледнат низ прсти", со објаснувањето: *"Младост – лудост" (дели капли); сите сме биле сус тоја ум!*, или: *сите сме измет правиле на тоја ум* [ТГ,134]; ~ *така си закална за младоста му и така гу извади вупка, гу зема послет него, гу имаши хизмиќар* [V,PM,44]; в, **младинá**.

**млạдужéниц*** m 'млад човек што наскоро стапил од брак' ~ *нájпóсле мáмо ришúхме[ ришúхме мáмо свăршúхме[ фăнáхме ги млăду-жéнците[ вăрзáхме–ги мáмо зă–дăрво* [ПК,2(315)]; ~ *пóпут пáк óде, ạ пупăдúатạ сă–ублéчăве пáк уф бéлит фустáн... Пáк утúшăл дă–прувéре дáли–е нéгăвтạ жéнạ. Зă–дă–се–упрáвде прăд–млăдужéнци-те вике óти са–зăбрăвúл кнúактạ* [ВГ(Б),275].

**мл'ǻку** n 'бела течност со која се хранат новороденчиња – бебиња или млади (новородени) животни (се излачува од млечните жлезди на жена или друг цицач од ж. род) – млеко' ~ *вилú: "т'éс гáлица да стáнат с'é óфцă да дáм на ш'úч'кајут инсáн мл'ǻку!"* [MS,t,80]; ~ *по утри заран един казан мл'аку благу ке да вар'а, тинака аф казано нетри да влезиш да са кăпиш* [V,PM, 46]; и: **млеко** ~ *тýк сăбăлинта, бúл' нă–мéне, úма адна óфца, сáкạт да–пруд'т мóјте, нéма млéко. Зéă дă–ми–нăркáжуват нă–мéне.* [ПК,2 (241)]; ~ *му вéли на бишкáрипот: "тúнака да зéмиш едиá крáва јаловúца, да га закóлиш, да га удéриш кожáта и да га чúниш едúн мéх, да га напăлниш млéку"* [V,PM,117]; ~ *кóри исýкăни ут стрáна, нăтре кóри и млéко бăркăни, друбăнúк* (илустративниот контекст е извадок од објаснувањето на питата **млешник**) [ПД(119)]; ~ *как удри, муцката сă напăлнуваше с млеко, удри скокај, удри скокај* [MC(B),92]; – во конте-кстот имаме две императивни форми една до друга: **удри скокај**. Има: **блáгу мл'ǻку** (= пресно млеко) и **кăсалу мл'ǻку** (= кисело, квасено млеко) [MS,s,66]; **2.** во Дојран односнава лексема (млеко) се јавува и со вторично значење: "*нă мăшки рúби úкрăта*" [ПД,113]; **3.** изр. **ут-пúле млéко** (= нешто што многу ретко се среќава) ~ *ја земаха мома-та харамииту, ја кладоха в едба удаја, и беха ја облекли дрехи сé у злато... веки посеха на ниа от пиле мл'ако, толко ја имаха веки кату Бог* [V,PM,213]; ~ *уф–Бóнуфта ма-азá úмше ут–пúле млéко* [ПК,2(72)].

**млéкце** (и: **мл'áкци**) n **1.** dem. од 'млеко' ~ *на–Сóлăн сум бúла[ шó си–рăбу-тúла?[ сóл сум нусúла[ дă–си–кýпам сéнце[ дă–набéрам млéкце* [ПК,2 (329)] ~ *утúди на гурáта, сăс фóрца прумиııá, з'é мрăва мл'áкци* [MS,t,36]; **2.** изр.: **нă-млéкце мирúсиш** (иронично обраќање кон оној што се однесува "наивно, детски") ~ *нúм сă–прáви, нé си тóлко млáт, мóш нă–млéкце мирúсиш* [ПК,2(185)].

**млéчка** f, bot., Taraxacum officinale 'ниско, диво растение, при кршење на стебленцето испушта бел сок' (= млеко, оттаму и името); – на вториот и третиот ден од празникот **Св. Дух** жените одат в поле и берат **млечка** за **вашувајне** (= бојадисување) [ТГ,72]. Многу ја јадат овците [ПК, 2(72)]; и: **мл'ăч'ка** [MS,s,67].

**млечна трева** f, bot. – ако *лиунката* (родилката) нема доволно млеко, тогаш и даваат кромид да јаде, а ако е лето некоја трева што ја викаат **млечна трева**, која што расте на места каде што зимно време

лежала вода. Таа трева има слаб корен со вретенаста форма, има ситни лисја полни со "млеко"; се вари во вода и таа вода жената ја пие [ТГ,108].

**млеч(ш)ник** m 'вид пита, од страните кора, во средината млеко' [ПВ(Кр)]; ~ *и та баницата беше млечник. Как удри, муцката сă напăлнуваше с млеко* [МС(В),92]; сп. **млéчник кра́шник** ~ *млéко и ја́јца, кра́шници; ќи–ту́риш млéкто нă–стрéди и ја́јца, то: ка́–ќ сă–за́вре ќи–ста́не млéчник* [ПК,2(244)]; ~ *тó–ј ја́дне, сă–пра́ве ус–млéко, шикéр и ја́јца, ут–стра́нта и́ма кра́шник. Ако–ј бис–кра́шник, тóо млéчник гу–ви́киме* **гóл млéчник** [ПК,2(74)]; во Пат: **млéшник** ~ *кóри исýкăни ут–стра́на, нăтре кóри и млéко бăркăни, друбăни́к* [ПД.118]; во Солунско: **мл'а́ш'ник** [MS,s,67].

**мли́ву** n 'жито приготвено за мелење, пред да го однесат на воденица' [MS,s,67]; и: **мли́во** ~ *издăрмуни́сино жи́то, гутóво зă–вудни́ца* [ПК, 2(74)]; ~ *така кату порăнчовал на синовето му, дојде рент, брашно не имали, сториха един товар мливо. Големојут син товари, отиде на водиница* [V,PM,201]; ~ *тогас стрјадното дете рече на татко му: "тате, и јазе за пода на водиницата сос един товар мливо"* [V,PM,201].

**млика́р** m 'човек што продава млеко' [ПК(Мор)].

**млика́рница*** f 'каде што се преработува и продава млеко' ~ *двýјцата бра́тја кă гу–чика́ле, чика́ле, гу нéма. Срéдн'ут кă–ути́шăл ца–млика́рницта, гу–пита́ле: "Дéк ќ–óјш, јуна́че?" Ричéл па́к куту бра́т–му и ути́шăл* [ВГ(М),274].

**млин*** m 'воденица што користи енергија од петролеј' (возможно дека во случајот се користи стариот назив **млин** за да се оддели од **вудни́ца**, што се употребува кога се користи енергијата на водата) ~ *уф–Мура́рци и́мше двé мли́на на га́с, нă–га́зија, двé мли́нуве и́мше. Га́с вудни́ца му–ви́кăхме* [ПК,2(216)] – случај на употреба на именка како атрибутска определба: **гас вудница**.

**мло́гу** adv **1.** 'нешто во голема количина, орр. на малку' ~ *али понéже Господ не му дадé чéду, и за товá мло́гу си молиши на Бóга* [V,PM,7]; ~ *как гу ви́д'ąха, сă уплла́ш'ăха ш'и́ч'кат'ą и тугáс гу милóваха мло́гу* [MS,t,75]; ~ *ста́наха сабáлин, му вили́ на ступа́ниту: "тузи́ ма́лку ш'ту сă руди́, ви сă мóл'а мло́гу, дад'ăти гу на м'éн'ą"* [MS,t,16]; ~ *áку пóш' на висóку, ут слăнциту и́сă раступ'áт крила́та, áку пóш' на ни́ску мло́гу, ут мур'éту и́сă н'емладúсат крила́та* [MS,t,58]; **2.** 'нешто силно изразено' ~ *едно дете от млогуту сипка, што имаши, дури веки кокалиту му са гледаха* [V, PM,40] ~ *о–тамо царјут караши млого коните, дури ги стигна л'удето му, та сетни сé при них ходиши от страх* [V,PM,210]; **3.** (во функција на adj) **а.** 'голем' ~ *и на́ дрýго мéсто и́маши еди́н чорбаџи́а мло́гу, кóјто има́л двé си́нови и три́ кéрки* [V,PM,145]; ~ *така после много радос си чини меѓу них, стореха брак, са винчаха* [V,PM,209]; ~ *и ка́к гу ви́де господа́рот, сос мло́гу скóрос излезé дол* [V,PM,24]; ~ *за ш'éс м'ăсница гу стóри мло́гу ч'урбаџ'и́ја* [MS,t,68]; **б.** 'тој што е вешт, умешен' ~ *едно време имало три братка, и троицата били млогу авџии: секој ден троицата наедно ловјаха* [V,PM,80]; ~ *еднó време имаши еди́н човек, беши млогу авџи́а; кога сакаши да*

*излези на лов, без да удрие нешту не си вăрнуваши* [V,PM,40]; **4.** изр. **млого ти година** (= ти пожелувам долг живот) ~ *и тој стана сос тел'алот, отиде дур на царјут и му вели на царјут: "млого ти година, царју!"* [V,PM,194].

**млóгулéтниј*** adj 'многугодишен' (како пожелување, арх.) ~ *јупáкот отговорú и му вéли на цáр'ут: "млóгулéтнаја цáр, да ти кáжа, ча јáзе úмам три годúни, как излезох от тáтковата ми кăшта"* [V,PM,22]; возможно е дека споменатава лексичка единица претставува интервенција на запишувачот.

**млогуслушец** m 'човек со изострен слух' (тој што добро слуша) ~ *и така си фатиха таму: ниту лалата остана, ниту букосвиец, ниту млогуслушец, ниту морисмрăкнец – фрет един на друг са утепаха* [V,PM,46].

**млук*** (и: **нýк**, pl. **нýчанта**) m 'дете од ќерка или од син, односно од брат или сестра' [MS,t,67]; ~ *му вели на катарџиата: "што сакаш, господине?" И тојнака отговори: "ела, ти сака царјут да ти види, ама ми речи млука ти да си земиш и топузката"* [V,PM,80]; ~ *и кога најде млукут ми карагрошите на дворут, видох сос учите ми, ча една гарга, кату л'аташи, гу имаши карагрошут на устата и гу пусна* [V,PM,40]; исто и: **мнуче*** ~ *пехера му си зарадувала за керка ú и за мнучито ú, ча ú дал изăн за них, да идат на сфадбатá* [V,PM,93]; односно **мнукче**: ~ *тогас ѓаволот гу извади от бунарот вунка та отидоха на вујко му. Ѓаволот си каза мнукче, мнученто хизмиќар* [V,PM,97].

**млăзничáр** m 'човек, овчар што е задолжен за молзење на овците' ~ *áс бих млăзничáр уф–куликтúво. Ги мăлзăх сúте óфци* [ПК,2(74)].

**млăкна*** pf 'замолча, молкна' ~ *и тăј сă скáци мăнџ'óт–и и т'é млăкнаха* [MS,t,68]; ~ *и пак калугерот му вели: "кој има наврăх него милос и л'убов, он је нај–харин на земјата". И па млăкна калугерот* [V,PM,162]; ~ *и пак млакна, и пак един ден ходиха двата. Па сиромахот му вели: "речи, татку, некој лаф!"* [V,PM, 162]; ~ *вели на татка ú: "óх тате, на сички и дала златни јабалки, ама на табе и на маштеха ми даде по едно лајно". Кату ч'у така татко ú много са устрамоти от неа и млакна* [V,PM,207]; – **(си)** ~ *си млăкни мумáта, ги вúд'ạ и ш'а–ндáниту м'ạн'éнти* [MS,t,21]; ~ *и си млăкнаха дрýгит'ạ бакáли* [MS,t, 28].

**млăске** (и: **мăлске**) impf **1.** 'светка во далечината на небото' (пред да заврне дожд) [ПД(Фур)]; **2.** fig. се јавува и со вторични, фигуративни значења: **а.** 'изразена активност' ~ *мăлскáх цéл дéн нис–пóл'то*; ~ *млăске сă–вúке óпите, сúчко еднó нéшто: áк ти–млăснум еднá ќи–вúјш ѕвéзди* [ПК,2(242)]; **б.** 'многу јаде' ~ *мăлске, не–с–играа* [ПД,114].

**млăсне** pf в. **млăске 1.** – кога ќе дојде празникот Св. Илија се мисли дека е сред лето. Инаку важи за "тежук" празник, никој ништо не работи, бидејќи е **аталија** – *може да та млăсне и тресне* (= да те удри гром) [ТГ,75].

**млăскăне** n 'фигуративно за лакомо јадење' ~ *и нă–јáдăнто млăскăне вúкăт: млăскáл, млăскáл, са: нă нă–мóж сă–дéксе* [ПК,2(242)].

**многоцен*** adj 'скап, со висока цена' ~ *и она отидел, гу бакна рăнката, и тој ја дава един алтин много-*

*ценно, штото на царјут нема таков алтин* [V,PM,164]; ~ *на скалата го беха ч'акали до хил'аде душа, хем от скалата до неин копак беши постелана сé многоцен камин и маргарит на земјата* [V,PM,172].

**мо** (< му) pron 'кратка зам. форма за индиректен објект од **он**, **тој**' ~ *и дéн динéска сă–нăвáѓăт у–сéло Пустăлáре. Чувéкут úма кúно, а сéстрạ–мо úма прúвăтна мисáрница* [ПК,2(305)]; ~ *фатили да си биат. Тогај калеко лизнува космиту, мо дојде тајчинту с се таким и, кату го вјахна ветер си чини* [V,PM,160]; ~ *тогај го зева нас дјуп'а ѓузели от рăнката, го изваѓа вуна на сухо и мо вели: "јазе бездисах от човечи најам"* [V,PM,162] – случај на проширена употреба на предлогот **от** место 'за': **го зева... от рăнката**; за ова поопширно во граматичкиот дел; ~ *и па мо вели: "ако ти пуспат и на друга работа, да дојдиш да ме питаш мене!"* [V,PM,156].

**мо:** (< **му го** – со елизија, асимилација и контракција) pron ~ *"А, бе, рéкăл, чувéци, то: шкéмбито кóлко пáри ќи–ми–дáјте нă–мéн?". – "Ми, а, рéкли тáм, двá–трú динáра ли, пéт динáра". Мо: ддéли твá шкéмбто, гу–измúл, сј–о: турúл ф–та: дисáкта* [ПК,2(230)].

**мо:** (< **моја** – со асимилација и контракција) pron ~ *јас сум прăкăрáл ду–сé-га нóго. Јáс, вúкум, кá ќи–уткáрăх нă–грáдо дă–пурдáм, мо: стóка, сă–набéрăт кулу мéн чувéци* [ПК,2 (241)].

**мó(ј)о чувéк** m 'мажот ми' ~ *áс нă–мóјо мăш му–вúкум тăкá: мóјо чувéк; дéк уддé вáадин мó(ј)о чувéк* [ПК,2(74)].

**Моамет*** m 'врховно "божество" кај муслиманите, основоположник на исламот' ~ *тој ја вели: "мăлчи сега, кралица, да видими, што и как ки си чини: јазе за ти везма!" Тогај царјут на пјатокот зема лалата, отидоха на џамиата да си поклон'ат на Моамета* [V,PM,173].

**могúла** f 'издигнато место, височинка, тумба'. Во повеќе села во Кукушко односниов назив се јавува и како микротопоним; сп. **Мугúлта** Грам [ПК.2(75)]; во Серско е запишан топонимот **Могила Бăрце**, и двата елемента на називот - **могила** и **брце** (dem. од **брдо**) се со блиско значење; прави впечаток дека се работи за сложен назив од две именки, такви случаи има повеќе, Иванов наведува: **Мечка Река** – Валовишко [ЈИ(СД),160)].

**модаф** praep 'освен' (за исклучување) ~ *борцувă фăтиа да јспливувăт а пă уд нигдин немă да испагјăт пари ут чифлиците модаф* [МЕ(Р),86]; в, **мада**.

**модро** adj 'сино' ~ *сé–ј си–мăдро дă нé нóсиш мóдро* [ПК,2(192)].

**мозук** m **1.** 'маса од нервни клетки и влакна сместени во черепот на човек (и на вишите животни)' [MS,s,68]; ~ *"Ми, а глéј глáвăта кạквá мé–ј нă–мéн, мóзуко ми–сă–глéде. Нá, мó-зуко ми–тéче"* [ПК,2(227)]; ~ *"си–бáм нă–гл`фта от мă–бóле, кý-мо вăлче, дă–нé–ми–јстéче мóзуко, зéр глéјш кóлко ме–ј истéчин"* [ПК,2(304)]; **2.** изр. **нé ми мăти мóзукут** (= немој да ми зборуваш невистини и да ме ставаш во заблуда) [ПС(Град)].

**мóј** pron **1.** 'нешто што ми припаѓа мене' ~ *гу пúта: "и ти си дóјди, мóј мăн'ч' д'é–ј?"* [MS,t,46]; ~ *јас с'ạд'ăх идúн в'éч'ер, стáнах на–ýтри-нáта, си утúдух у мóјта братуч'éнка* [MS,t,2]; ~ *мóју касмéт' хúч' ми ни утúваш'и, пáдна умр'ă мáстуро* [MS,

t,87]; ~ *"сă направих царско боста-нџијче и дојдех да ви земам; немах друг колај – сă смеам с мојто јунашко, што сила ми даде господ, па плакам ваште мăки"* [MC(B),94]; ~ *"ш'то анáнги ... афý úмам инá камúла парú, си ни фáтам инá мóја рáбута?"* [MS,t,14] – во последнава реченица срекаваме интересен ред на зборовите: замен-ката доаѓа пред негацијата (**си ни фáтам**) ; 2. изр.: **мóјто сă-видéло** (= нема на што да се надевам) ~ *дéцта дă–м сă–кăсметлúј, тă мóјто сă–ви-дéло* [ПК,2(176)]; **тáа мóјта-ј дăлга и широ́ка** (станува збор за ситуација кога човек се судрува со многу и различни тешкотии) [ПК,2(199)]; **тáа мóјта-ј зă-прикажúште** (= реакција на човек што се нашол во чудни околности) [ПК,2(199)]; клетва: **мóјто до-вúдиш** (или: **мóјто дă-т нáјде**) (мојата несреќа да те снајде) [ПК,2(176)].

**Можден Дере** top. 'притока на р. Места кај месноста **Папаз Ќупреси**' Драмско. Според Ј. Иванов називот е добиен од стсл. мо̑дань (кор. мозг- и наставката -ѣнъ) 'дебел, мозочен', во случајот: 'со изобилна трева' - за ливада, односно 'плодородна' - за нива [ЈИ(СД),160)].

**мóже** impf 1.'има сили, можности нешто да стори' ~ *му вилú ... "тфóјта мóма н'ăј в'éјќи мóма" "шт'ó вилúш' џ'áнам? там пúлă ни мóж'и да пóј"* [MS,t,22]; ~ *éј млáд зáјц, нé мúсл'ум мăлéчко. ептéн, нéго мóже вéч дă бéге* [ПД(125]; ~ *дóјди нóс чув'ăк, ш'ту гу имáш'и пиш'тóфу, утпрăт Крáл'у Мáрку и му р'éч'и: "за ти гу фăрл'а тóс курш'ýм, мóж'иш' да гу фáтиш'?"* [MS,t,39]; ~ *амá ж'инá–та му ни мóж'и да трăпú с'é у кукуш'кáрнику да с'ạдú, за кáж'и в'éјки* [MS,t,37]; и: **мож** ~ *"брáте, фăрли, рéкла сéстрạта, брúчут, да сă чúпе óстри кáмăне, дạ нă мóж дạ нă стúгне* [ИГ,109]; ~ *дéк ќи–тýрум нé о нó-ждум, сјáа ќо–клáм шéјо, нă мóж до–нáм* [ПК,2(167)]; 2. 'умее, знае нешто да направи' ~ *цáр'увата мóма úмаши стáр марáз: нéкој хикимџúа не мóжиши да познáј штó марáз бéши* [V,PM,29]; ~ *му вели на лала-та: "харна е ламината керка, ама кој можи да га земи?"* [V,PM,43]; ~ *мóјш (ли) дạ изѕúдиш пéчка?*; 3. impers. 'бидува, се случува, се дозволува' ~ *детету имаши глас, толку му беши благ, којто не можи да се искажи* [V,PM,37]; ~ *женá му му вéли: вáрај, мăжу, товá сóн лóшу е – еднó дéте úмами, мóжи и товá да ни ýмри"* [V,PM,30]; 4. одречно, со негација: 'болен е, не е во можност' ~ *пујнó вр'ăм'ạ имáш'и двá аратлúци, трăгнаха за рáбута; идúп'у ни мóж'иш'и, бóлин бúш'и* [MS,t,46]; 5. изр.: **нé мóже пéт дạ кáже** (= се кажува кога некој е непријатно изненаден и нема сили да се противстави) ~ *уф–нáште кумшúј жéнта кумáнде, кá–ќ нăрéде тăкá сă рăбóте, нúкуј нé мóже пéт дă–кáже* [ПК,2(163)]; **нă-мóш сă-дулúи** (= кога некој претерано пие) ~ *стúге пијá, шó–ј тáа вóда вáадăн, шó си–јăдéл шó нă–мóјш сă–дулúјш* [ПК,2(185)]; **óште гáштте нă-мóж си-ј-вăрзе, акăл ми дáве** (= се кажува кога некој млад човек си дозволува да го советува постариот) [ПК,2(187)]; **пúле нă-мóж дă-прăлéте** (= се кажува за нешто многу високо оградено) [ПК,2(188)]; ~ *му вилú ... "тфóјта мóма н'ăј в'éјќи мóма" "шт'ó вилúш' џ'áнам? там пúлă ни мóж'и да пóј"* [MS,t,22]; **мóжи да играиш** (= можеби имаш љубовни

врски со него) ~ *му вéли пáк: "е брé лýдо млáдо, тúпака спóшти ми кажýваши, ча јáзе сам по–хáрпа от цáрјувата армаспúца, áма тúпака сос пеá мóжи да игрáиш"* [V,PM, 10].

**можи(да)** adv 'возможно е, можеби' ~ *да úдам па господáро ми да му закáрам тúа верисúи,... и, ако е кăсмéт, пáк мóжи јáзе да си чúпам твóј зéт* [V,PM,22]; ~ *му отговори: "зашто сам бăрзоходец та, аку пемам тиа камепи вăрзапи аф погите ми, можи–да да пристăпам"* [V,PM,44]; и: **мóш'-да** ~ *и му т'éкпа, мóш' да умр'ắ, хúч' сулýк пи з'éва* [MS,t,13].

**Мозистос** 'празник што се слави на 18 декември; посветен е на домашната стока. Спроти празникот домаќинката ќе однесе в црква малку трици и литургија, над кои попот ќе чита молитва. Утредента ќе ѝ биде вратен дел од литургијата на кој е натписот: **Ис. Хр. Ни. + Ка,** а таа тоа ќе го иситни, ќе го помеша со крма и трици и ќе го даде на стоката да го изеде, очекувајќи од Бога благослов' [ТГ,80].

**Моклен** (и: **Мăклен**) top. 'име на село во Серско, уништено во 1913 г.', во етимолошка врска со **мокър** [ЈИ(СД),161)].

**мóкра** adj, m(f) **1.**'натопен или полиен со вода, мокар' ~ *хóж'да д'ắдуту... му вилú: "н'é м'ą прáите кабýл ... да дóјда тóс в'éч'ăр у вáм ... зирúм сă мóкра ут дăш'"* (пр. за нерегуларност на категоријата род во долновардарскиот говор: **д'ắдуту... му вилú...сă мóкра** [MS,t,80]; ~ *и таму, дека зборува, ету и дјадоту дојде от воденицата калеп, мокар и тој, и коп'ут. Растовариха, вăрзаха коп'ут па јасилут* [V,PM,55]; ~ *бигá, ама сă–вăрпá куту мóкра мăгăрúца, пустрáмпа* [ПК,2(171)]; **2.** изр.: **мóкăр уд-дóш нé сă-бóо** (така кажува тој што претргал многу и веќе е отрпнат) ~ *áска пąýчип–сум пă сé, мóкăр уд–дóш пé сă–бóо* [ПК,2(176)]; **ýдрăна ус-мóкăр прăгáч** (= навредлив израз за жена со ниска интелигенција) ~ *пéкаа жéпа шó пăркáжуве и шó–ј и шо пé ј, зă–п'áа вúкат: ýдрăпа–ј ус–мóкăр прăгáч* [ПК,2(205)].

**Мóкрина** top. 'име на село во Струмичко каде што отседнале извесен број бегалци од Кукушко по погромот од 1913 г.' ~ *душéл ф–Струмица то чувéк, кăжáл: рăбóтта пе áрпа. Нéма áрăп рéт и пиа ќи–дóјме... Мóкрипа ќ–óјме, прáзпо–ј, гăркум`пто избигáли* [ПК,2(221)].

**молба** f **1.** 'обраќање (може и писмено) со кое се моли да се исполни некоја потреба' ~ *папкуп и му рече па Петре запдапжијче: "да ми дадеш бела кпига и едпо каламар да изпишам едпа молба па Имир Никола"* [МС(В),93]; ~ *млóгу си молиши па Бóга и сéкој дéп и дáвал милостúпа па сиромáси; и от млоготу му молепи Господ дочу пеговата молба* [V,PM,7]; ~ *и Бог послуша па пејпите молби и па горките ѝ слăзи, ја даде та родила едпа мома* [V,PM,218]; ~ *деп'а и пошт'а са молиши па Бога, да му даде от сăрце чедо. И Бог беши чул молбата попова и му дал машко дете* [V,PM,225]; **2.** изр. **станаха на молба** (= почнаа да се молат) ~ *си оплашúха сúчки тáмо да пе си одáвет, стапáха сички па мóлба, да са мóл'ат па Бóга... л'у фáти óп да си мóли, фуртýпата пáпса, и са умирú морéту кату папрéт* [V,PM,23]; **да си чинам молбата** (= да се помолам) ~ *истум фăрлиха вăжету да гу обесат, тогас веки детету му рече па едип: "почекајти малку, да си*

*чинам молбата ми"* [V,PM,23]; со исто значење: **направи си молбата** *~ утрината стана от сонот, са умй, направи си мо́лбата, и така́ гу викна́ го́ри де́тето и му ве́ли: "а бре́ де́те, от која́ зе́мја си ти́пака?"* [V,PM,152].

**молен*** adj 'нешто што содржи молба' *~ му пиша книга молена: "или кабаатот да ми простиш или глоба ки ги глобиш, или глава ки ти сечиш"* [MC(B),93].

**молени** n 'изразување молба, молење' *~ мло́гу си молиши на Бо́га и се́кој де́н и да́вал милости́на на сирома́си; и от мло́готу му мо́лени Го́спод дочу не́говата мо́лба* [V,PM,7].

**моли** impf 'искажува молба (кон Бога, или кон некого од кого очекува помош, односно од кого зависи)'; *~ как виде така ахтарино, фати да гу моли на детету за секога да седи аф негу* [V,PM,34]; – **(сă, си)** *~ момата, дека беши бела и царвена, дојде исăхнала кату дăска и почарн'ала кату иѓупка, ама на Бога се верно молиши* [V,PM,195]; *~ али поне́же Господ не му даде́ че́ду, и за това́ мло́гу си молиши на Бо́га и се́кој де́н и да́вал милости́на на сирома́си* [V,PM,7]; *~ т'е́ му вил'а́т: "ти сă мо́лими, ди́лму така́–ј то́лкос кинди́ну ги ни да́ваш' ут тфо́ју л'а́к мрăва и на на́м"* [MS,t,36]; *~ и на Бога се да си молиш, синку, ча на ламината земја, дурде дăржи нејната земја, има дефови* [V,PM, 43]; *~ ути́ди и т'а́ на по́ртата, сă мо́ли да ја в'е́нат го́р'ą да гу ви́ди ца́р'у* [MS,t,24]; *~ т'а́ му сă мо́ли: "ми ути́ваш!" – "заш'то́?" – "ч'у́ват аске́р, да т'ą ни фа́тат"* [MS,t,21] – прави впечаток дека глаголот и кратката заменска форма се разделени со негацијата, редослед што не е обичен за нормативниот исказ: **да т'ą ни фа́тат** ; во реченицава што следува имаме исто така отклонување од нормата – сврзникот **да** и глаголот не се во контакт: *~ "в'е́ни ино́ филџ'а́нч'ą, да ка́пни мрăва л'а́кч'и да мло́гу да му сă мо́лиш' да та́тку–ти клад'е́ и ут мо́ј л'ăк"* [MS,t,37] – **да та́тку-ти клад'е́**.

**мо́лис** conj 'штом' *~ ја́с мо́лис ути́дух у гура́та, на́јдух иди́п д'ăду* [MS,t, 15]; *~ мо́лис гу ви́д'ą про́едро́ту ца́р'ут, гу пузна́* [MS,t,87].

**молитва** f **1.**'обраќање кон Бога со извесна молба за помош и милосрдност' *~ мајка му му рече: "синку, сос моја молитва, дека сакаш, иди, сино, и меника да не ми заборавиш"* [V,PM,48]; *~ пусна женета му на владиката да гу викни да пеи некоја молитва на детету* [V,PM,40]; *~ по́двикни по́пу да п'ăј мули́тфа* (пр. *на лиху́са)* [MS,s,69]; *~ и така пепел'арув син сос мајчините му молитви и сос господинска помош кинисa, отиде на чуздина да работи* [V,PM,48]; **2.** 'благослов' *~ тога́с господа́рот му даде́ пари́ мло́гу и гу прати́ на́ дале́чна зе́мја да са учи́. И тој ве́ки зема́ от та́тко му моли́твата, и кини́са, оти́де на́ дале́чна зе́мја* [V,PM,150]; *~ зема́ и четрите́ хил'а́ди гро́ша, оти́де на́ та́тко му, му ве́ли: та́те, да ми даде́ш твоја́та моли́тва! ја́зе ке да и́дам да си те́рам кăсме́т* [V,PM, 151]; **3.** 'чинот на молење на Бога' *~ отишал детето на тоа место, испаднала една жена (таа била самовила) рекла: "Камен да са чине!" Ка видела жената, зашто детто не са чини камин, му рекал: "Извадиш ајмалиата ут рăката, клајш а врăз главата и чини си*

*молитвата!"* [V,PM,269] – во контекстот се забележуваат две граматички посебности: употреба на перфективен презент (**извадиш ајмалиата**) и нерегуларност во конгруенцијата (**жента... му рекал**); на истражувачите на долновардарските говори досега им беа познати само обратни случаи, кога субјектот е од м. род а предикатот (л-формата) од женски (**тој рекла**) и погрешно го објаснуваа како *развој на вториичен ер* на крајот на зборот (в. за ова поопширно во граматичкиот дел); ~ *пáк тóјпака застојá вăпка от пóртата и направú молúтва па Бóга: "Бóже, и тýка áко пé ми дадéш пéкој кăсмéт, пе мóга вéки да тăрпја!"* [V,PM,152].

**мóлца** f, zool. Tinea 'мала гасеница, којашто ги напаѓа волнените алишта' [MS,s,68].

**мóлче*** impf **1.** 'не зборува' ~ *тýк сăбáлипта, бúл' пă–мéпе, úма адпа óфца, сáкат да–прудат мóјте, пéма млéко. Зéă дă–ми–пăркáжуват пă–мéпе. "Слýши, пă–тóо пýк–ми, мóлчи тáм–ти. Јác сум прăкăрáл ду–сéга пóго"* [ПК,2(241)]; ~ *мó-лчи–ми сúпо, пé плáчи[ мáлко ли–сă мóми у–céло[ мáлко–ли–сă јáгп'а у–тăрло[ мáлко–ли сă кúтки уф–грă-дúна* [ПК,2(328)]; ~ *бăлóсип зпáчи áк е ýдрип мáлко, пé–ј пóго, вúке: мóлчи тáм бé, стúге, тă–чý* [ПК,2 (241)]. Иако во Долновардарско некогашното вокално ḷ се рефлектирало во '**ăл**', прави впечаток. како што видовме, глаголската форма **молче**, освен во Кукушко регистрирана е и во Гевгелиско: ~ *áма пивéстта пé вéле, пá си мóлче* [ИГ, 118]; кај Таневиќ: – спроти Божиќ, мајката кога сака да го смири детето вака му се обраќа: *"Ја го дедо Бужиќ иде сус криво магарепце; ки ти дупесе: бобо, дулама, папуци, фес сус пискул'. Ако пе молчиш, ка ки чује оти плакиш, ки са пал'уте и пе ти дупесуве пишто!"* [ТГ,84]; или (пак таму): ~ *"Гледиш ли гу, укубетут пиједип! Се разберуве, па види ка молче за пари"* [ТГ,116]; сепак пообични се примерите со резултатот '**ăл**': **мăлчи*** ~ *фатú пéговата л'убóвпица да гу бáра, да гу ипцитисува па трапéзата, ама тој сирáк мăлчáши* [V,PM,10]; ~ *тја, как го виде царјут, си угпусила и му вели па Ил'а: "па такос маж ме докара!" Ја тој ја вели: "мăлчи сега, кралица, да видими, што и как ки си чипи: јазе за ти везма!"* [V,PM,173]; ~ *Болгарипот веки малч'аши, маколко да го пезеха тиа двата Гăрци* [V,PM,179]; ~ *му вéли пáк: "е бpé лýдо млáдо, тúпака спóшти ми кажýваши, ча јáзе сам по–хáрпа от цáрјувата армаспúца..." Тогáс тóј га вéли: "мăлчи мóја л'ýба!"* [V,PM,10], но и со '**лă**': **млăч'и*** (в. **млăкна**) ~ *имáш'и ипá кампúпа; си с'éдпа п'éтр'ạ у кампúпата и тáм–си млăч'áш'и* [MS,t,24]; сп. **млăч'** (< **млăчи**) – скратена императивна форма – 'молчи' ~ *"млăч' ти! ут т'éб'ạ сă пи пúта ш'ту прáв'ạ!"* [MS,t,11]; ~ *"ш'то бр̣каш', да си пи загубú умó?" "млăч'! пимóј вр'ăвиш'!"* [MS,t,11]; **2.**'поднесува навреди без да возврати' ~ *пáк áк тă зạкáче дă пé му мóлчиш* (= ако те нападне, навреди, да му вратиш со истата мера); **3.** 'чува тајна' ~ *шó ќи–чýјш, шо ќи–вúјш дạ си–мóлчиш* [ПК(Гăр)].

**мóма** f **1.** 'младо суштество од ж. род, девојка' ~ *гл'éда па дăпăту па дулáп'у ипá фóтуграфúја, ја з'éва, ја гл'éда, ипá хýбава мóма* [MS,t,9]; ~ *идúп арáпип, кáта д'éп' ут пузú с'éлу јад'ăш'и пу–јпá п'éш' л'áп,*

*пу–јна́ мóма* [MS,t,51]; ~ *тóо Ара́пино тăрче, сă–пăмăчкáл крӑф, óде, кăжýве: "Ас г–утипáх лáмăта, мóмăта утăрвúх–а"* [ПК,2(229)]; ~ *момата, дека беши бела и царвена, дојде исăхпала кату дăска и почарп'ала кату иќупка, ама на Бога се верно молиши* [V,PM,195]; за vok. се употребува наставката **-е**; ~ *п–áдна чéшма, áдна мóма сéде и плáче. "Шó тăкá тú мăр мóме?"* [ПК,2(229)]; ~ *áјде ќа–зăкáра, лéшници ќи–бéрăт. "Ајде мóмее, мóме, кáкоо"... "кáко, дóдо" – пу–бугáрцко, шóпско, пу–нúјно* [ПК,2(325)]; но исто така во односнава употреба (вокативна) ја среќаваме и номинативната форма: ~ *вúкат пиш'пúциту ут п'éтр'ạ ут пиш'тá: "јáла, хýбава мóма, да п'ắ звáдиш', заш'тó за згурúми!"* [MS,t,63]; (називот се употребува паралелно со **ергéнка**) [ПК(Град)] ~ *мóма зă–мăжпе, а вúкме и ергéнка* [ПК,2(74)]; **2.** 'женско чедо, ќерка' ~ *земá от дрýгата смóква, га дадé пакýси, и пáк са чипúла прилúчпа цáр'ува мóма* [V, PM,29]; ~ *кату чý цáр'ут пéговото јупáчво, гу земá па копáќут му и му вéли: "сúпку, едпá мóма úмам; ела да ти чúпам зéт"* [V,PM,22]; ~ *му вилú ... "тфóјта мóма п'ắј в'éјќи мóма, алúс па ж'éпа умѓáса"* [MS,t,22]; ~ *една робип'а га позпа и вели па царицата: "царица моја, това човек, што прави хизмет тука па пас, мепи ми са чита и да е ваша мома"* [V,PM,36] – во контекстот имамс употреба на сврзникот **да** во деклaративна (комплетивна) функција, наместо 'дека' ('оти'): **ми са чита и да е ваша мома** (= ми се чини дека е ваша ќерка), за ова поопширно во граматичкиот дел; ~ *и вилú па п'éјпата мóма да пóј па бупáр'у, да гу фăрлú и т'á врит'éпуту* [MS,t,63]; ~ *па ж'ипáта мумáта бúш'и млóгу бéт, па мăпц'ó мумáта бúш'и млóгу д'улбéр* [MS,t, 61]; ~ *цáр'ут им'ắш'и идпá мóма двáјсти гудúпа* [MS,t,82]; **3.** 'женско бебе' ~ *јазика сос татко ти сал един вечер си зарадувах, и ме остави това пăрстеп и ми рече: ако родја мома, да гу продадам, да чипам прикиа, да га ужепам* [V,PM,56]; ~ *за и кáж'иш' па п'éја за да м'ạ пи ч'áка и ш'ту за рудú úти мóма úти д'ắт'ạ да гу крăстити Ипсáф* [MS,t,48]; ~ *пú сă–рудú мóма;* сп. dem. **мумýш'ка.**

**мóма д'ắт'ạ** f, bot. Authemis nobilis, 'боливач' (името е добиено според играта во која се кинат ливчињата од цвеќето и при тоа се изговара: за првото ливче **'мома'** за наредното **'дете'** и така редум до последното – ако тоа се згоди 'дете' тогаш треба да се очекува дека ќе се роди 'син' , односно ако биде обратно – бремената невеста ќе роди 'ќерка' [MS,s,68]; сп. **лајкýчица.**

**момба*** f, zool. 'вид птица, месото може да се користи за исхрана' [ME(P),174].

**момин** adj 'нешто што се однесува, односно што ѝ припаѓа на мома (девојка)' ~ *хрăтлепту сос опашката си земуваши от рекатa вода и папрăскаше околу момата тревите, и, кога стапа утрипта, царјувут сип пајде момипуту месту по–роспу* [V,PM,36]; – утрото пред свадбата мајката на младоженецот ги поканува посестримите да дојдат да **замесат.** Посестримите се **неармасни** девојки (несвршени) и обично роднини на младоженецот; една од нив ќе направи **фруглица** – на парче трска ќе приврзе гранка од **калинка** и пешкир и ќе почнат со месењето. За тоа време посестримата ќе ја

држи фруглицата надноќвите и ќе ја пее следнава песна: ~ *лете, лете јарабица,[ дулитала, душитала,[ ду јураче, ду купаче,[ ду момини рамни двори* [ТГ,155]; ~ *га гленда една, страшна змиа излези до половина от момината уста и си мӑнчеши да го јади детенто* [V,PM,174]; ~ *на вичéра íдиш кóјна да напóнјиш на бéли Дунáве [ на бéли Дунáве, на мóмини двóре* [МЕ(P),93]; ~ *и приближú при нéа, турú ухóто му аф момúн курéм отгóри и, когá чýл хáрно, нéтри аф мóмин курéм жáби удрéвиха* [V,PM,29] (убав пример за нерегуларната употреба на предлозите **во** и **на**; имено со предлогот **во (аф)** се укажува на нешто што е однадвор, наместо 'на': **турú ухóто му аф момúн курéм отгóр**; ~ *селцки виргиција, мале, момин зулумџúја [ как да не гу бегáм, мáле, бóса гулуглáва* [МЕ(P),100]. Заб.: интересна употреба на гл. **бега** во функција на преоден глагол (?).

**мóмина сӑлза** f, bot. 'вид трева' (не е градинарско цвеќе) ~ *трéва ус–сúтнички, сúнички кúткички, џӑфте óш уф–мáрт мéсиц, а–бéрат зӑ–зéле* [ПК,2(75)].

**момински*** adj 'нешто што се однесува, односно што ѝ припаѓа на **мома** (на девојка)' – **моминската** облека е многу "китнеста": **пол'ка сус буфки** (блуза со украсни туфки) и **тантели** (чипка), **фустан сус фрамбели** (карнери), **фуска сус батиста и штракано кадифе** (долу на ивицата на сукната има исечени и зашиени ситни парчиња кадифе, како мали триаголници и служат како украс) [ТГ,136].

**моминство** n 'траги на кошулата на невестата од првата брачна ноќ – дека била невина'; освен **моминство** го викаат и **нивистинство** [ТГ,136].

**мóмица** (и: **бабáчка мóма**) f 'крупна и возрасна девојка' [MS,s,68].

**мóмичка** f 'на женските деца им се даваат овие имиња: првата година – **бебе**, до десеттата ја викаат **момичка**, од десеттата до петнаесеттата ја викаат **мома**, а од петнаесеттата до мажењето – **мома за армасување**. По свадбата, првата година ја викаат **млада ниевста**, а потоа **ниевста**' [ТГ,132] ~ *на пӑнтјут беха изл'али три јуди самовили млого стари, кату џадјаси, да ја вел'ат: "момичка, мила хубава, да кажиш на мајка ти, што и таксала на самовилите, да гу даде"* [V,PM,218]; ~ *умрé нӑ–друзјут ми–брáт аднá мóмичка, га–зимáа д`–нóсӑт уф–аднó сéло, да–зӑкóпӑт. И–мúи, кá рипнáли шóпито, кá зéли п–áдна бӑлтúа... Нé дáвӑт уф–грóбиштта* [ПК,2(340)]; ~ *нéка: жéна сӑ–прӑжинúла, сӑ–прӑмӑжúла та: жéна. Е, нéгво аднó и нéјно аднó, мóмичка имáла, двé сӑ–чинúли* [ПК,2(258)]; vok. **мóмичко**: ~ *едúн–пӑт гӑ–стритéла нéкаа жéна, сӑ–викáла Гóрска сӑмувúла. И рéкла: "Мóмичко, дáј–ми дӑ–пúјнӑм вóда"* [ПК,2(299)]; но се среќаваат и примери за вокатив без наставка: *вел'ат: "момичка, ...да кажиш на мајка ти"*.

**момско*** n 'периодот од животот на девојката пред да се мажи, моминство' ~ *ден'а пасјаши гӑските, пак вечер отиваши, влеваши на староакот, дека беши оставила от момското ѝ ошти камухата: така стојаши, нихто н'ахто не можа да ја ткаи* [V,PM,196].

**момушка** f, dem., в. **мома 1.** ~ *та за езми една баба от малките колачини, за ги намажи с мет или пекмез да на момите за даде по едно, хем за ги намажи по лицето, вел'ајке на них: "нá мари, да сти благи момушки, да ви л'убјат јуна-*

*циту!"* [V,PM,247].

**мóмче*** n **1**.'млад сопружник, маж' ~ *ним ме пити да ти кáжсам: [ "имах мóмче малечкáву[ на дванáјсет гудúни[ он утúде на јабандá"* [ME(P),95]; ~ *нивéстта нă–дéверо брáче му–вúке, а нă–зóлвăта ú вúке стрúце, стрúце нă–сéстрăта нă–мó-мчето* [ПК,2(244)]; ~ *тáа мóмта и óна вúке: "Тáте, и мóјто мóмче сáке д–óде". – "Нé цáним, Кéл'жо д–óде, шó ќи–цапрáве?!"* [ПК,2(234)]; – спроти празникот **Тудорица**, девојките што се за мажење, кога ќе седнат да вечерат, првиот залак го ставаат настрана, а потоа под перница, зборувајќи: *"Који ми е касмет и удилен за момче, ваја вечар нека дојде на сон, заједно да вичерме"* [ТГ,45]; **2**. 'млад човек (воопшто)' ~ *женатa му, кату чу така, фати, гу пригăрна, и са цаливаха двата; така и момчету познал татка му оно час* [V,PM,88]; ~ *áдин кăпитáн, тáм уф–Дýпница, кăкóф–еј бúл, мăјóр–ли, кăпитáн–ли, нé–знáм, и адúн вујнúк ду–нéго, вúке: "А, тóо мóмче пубигнáло"* [ПК,2(278)]; **3**. 'машко бебе' ~ *дојде време и гу родила малкото. И то је било момче. И кога си нарасна момчету, изл'аваши по вăнка, играиши сос другите деца* [V,PM,55]; ~ *женатa му беши прокопсана и родила едно момче, гу нарасла и гу пушташи на скол'уто* [V,PM,86]; ~ *и от млó-готу му мóлени Господ дочу нéгова-та мóлба и му дадé: женатa му останáла тéшка. Дојдé врéме, родúла еднó мóмче* [V,PM,7]; ~ *вéли нáј–мáлката: мéни да ми зéми цáрјувут сúн и да му рóдја двé, еднá мóма и еднó мóмче, момáта да é сóс месичúна нá чéлото* [V, PM,141].

**момчув*** adj 'нешто што му припаѓа на **момчето** (младоженецот)' – **пусестримите**, откако ќе ја испратат невестата се враќаат кај нејзините родители, и уште во дворот почнуваат да пеат: ~ *Ја испадни, мила мале![ што добро ти посме:[ јуф момчуви двори[ слăнце југријало,[ јуф момини двори роса зарусила!* [ТГ,181].

**мор** adj 'нешто што има сина, лилакова боја' [V,PM,374]; – ергените од облеката, во минатото, носеле: **фес сус пискул', мор дулама** (што има лилакова боја) *сус сидифлиј купчијна*, **свитин елек** (од чоја), **бели барнавези, бели чурапе и папуци** (кондури) [ТГ,134].

**мóра** (< море) n 'огромна површина со вода (солена), море' ~ *"Хеј, мори, моме јубава,[ бројни камејне број немат,[ широко поле крај нема,[ длăбоко море брод нема, јубава мома род нема"* [ТГ,99]; ~ *имиту "Слајнца", сувите сулени бари и тревите, шо и велјат сулило кажуват оти удно време полјто било мора* [ME(P),76]; примерот **мóра** (што го запишал Мисирков) ни потврдува дека во Еницевардарско финалното **-е** се редуцира во **-ă**, а потоа, бидејќи неакцентираните **а** и **ă** еднакво се реализираат тогаш не е чудно што среќаваме **мóра** место 'море', преку **мóрă**. Истиот резултат го забележивме при анкетирањето на говорот во Гуменџа; за ова поопширно во граматичкиот дел. Во Солунско финалното **-е** се редуцира во **-и** (**мóри**, но **мурéту**) [MS,s,68]; ~ *и когá дошлú средý морéту, онна двата чинúха збор да гу фăрл'ат Кулýфа петри на морéту и да му зéмат имáниту* [V,PM,8]; ~ *áку пóш' на висóку, ут слăнциту úсă раступ'áт крилáта, áку пóш' на нúску млóгу, ут мур'éту úсă н'емла-*

*дúсат крилáта* [MS,t,58]; ~ *му вú-кна : стóј брé ќéратá, м'ą умурú, трú пăнт'а т'ą фарл'óвам у мур'é-ту, ти ут м'éн'ą пóнапр'ăт' б'ăгаш'!* [MS,t,70]; во посеверната регија, каде што финалните вокали не се редуцираат, бидејќи носат граматичка информација, пр. во Ватилак и натаму во Кукушко и Дојранско, среќаваме **мóре** [MC(B),97]; во случаите што следуваат имаме елизија (**мó·рто**): ~ *дéтто нéјке до·–дáде. "Или ќо·–дá-јш áс до·–чýум úли ќи–сă–удáам уф–мó·рто"* [ПК,2(264)]; ~ *сă вúке дóлн'о· вéтăр шó дý· уд мó·рто; ду·нá лóдусо, сă сл'ăјá снéго* [ПД (129)]; ~ *му вели: "тинака на моите греди да кладеш острта сабја, ча на средја морету има една стара Јуда самовила"* [V,PM,77]; ~ *на неговот кораб зема и хизмиќарката, па невестата му сама; ги врăза корабите едно по друго, фатили да карат по морето* [V,PM,166]; ~ *вјахна котката на кучинто та отидоха, пливаха морету, отидоха, влезоха в конакот* [V,PM,204] – случај на употреба на беспредлошки додаток за место: **пливаха морету**, што ја потврдува нашата теза дека југоисточните говори биле силно опфатени од влијанието на балканската јазична алијанса, и во тој поглед се доближуваат до западното наречје.

**Морáрцки** 'презиме на човек од с. **Мо(у)рарци**' ~ *минáа, зąминáа двáјст и пéтмúна[ двáјст и пéтмú-на, вéрна дружúна [ нáјнăпрéт вăрви Трáјко Морáрцки* [ПК,2(272)].

**мóре** interj 'за обраќање, обично кон имиња од м. род' ~ *"ш'ó кáзуваш', мóре, за–ш'ó рáбута да т'ą закóли?"* [MS,t,84]; ~ *"... мóзуко ми–сă–глéде. Нá мóзуко ми–тéче". – "Мóре нé мóзук, шó сáке нéк ти–тéче, ќи–т–јáдум"* [ПК,2(227)]; ~ *дур дă–ј–прăчéке и сéлто ќи–сă–бăстúсе. Мóре, нé спúąт тáа вéчăр. Л'ýл'ка, играáт сúте* [ПК,2(294)]; ~ ... *и пýште урáчо тúą пúлцте, си–ј–пă-рбéре лисúцта. И áс тáм бúх, мóре Кóста, и áс видéх* [ПК,2(266)]; во северната регија од Долновардарско, во состави со имиња од ж. род обично се јавуваат формите **мори**, **мури** (покрај споменатата **мари**, в. таму): ~ *тогáс бабата вéли на еднá нај–хýбавата мóма: "мори кéрку, јáзе товá човéк гу докарáх заради тéби"* [V,PM,9]; ~ *мори, што ме даде, мила ле мале,[ мошне на дилеко, мале...[ мори, уф град Гивѓилија, ле мале[, на куќа бугата, мале,[ мори, на момче малечко, ле мале!?* [ТГ,141]; **мурú** ~ *кóга ујдéла вáа жéна ду–кумшúјте, викнáла: "Стăрúце мурú!"* [ВГ(П),275]; ~ *емéн вúди шó ќă–нăправиш; кóа ќ–óдиш дóма ќă–иј–вúкниш: "Рăшлă-ндúјце мурú, кýќта ти–изгурé и дé-цта ти–изгурéа уф–нéа!"* [ВГ(П), 276], но и **мăр**: ~ *тáа нá: "У–ху–ју, кóј вúке?" – "Шó мăр кýмо Лéсо?" – "Мă–вúкăт дă–кăрстум, áс нóго крăштăлнúци úąм"* [ПК,2(226)]; ~ *кá сă–л'ýте, кá вúке нóго нéкаа жéна, ќи–ј кáјш: шó мăр–ти сăбáјле си–измучáла–си нăлăно* [ПК,2(193)]; ~ *áрн–áма уд–бунáро излéве адна ąрăпúна: "Шó вúкиш мăр–бăбо?"* [ПК,2(269)]; ~ *тú мăр бубáјк да нéмиш уф–ýште* [ПК,2(154)]; исто: **мур** ~ *мýр, рăчéл, нăвéсто, ми јáс бúх то·* [ПД(152)]; во следниве два стиха со **мури** имаме обраќање прво кон именка од машки, а во вториот стих кон женски род: ~ *мури, стáни, лýдо, стáни, млáдо, на нúва да јóдиш! – мури, нé си слéпа, нé си нéма óти рáлу нéмам* [МЕ(Р),98].

**мо́ре** (и: **мора**)* impf 'принуден е (на било кој начин), неопходно е (така да биде)' ~ *ви–кажáх óт бúше нó-го ýбува, кá бúхме уф–тó: пýсто Мусибéк – кá бéгихме – то: кавицúи-та, жéн–му зимáли рýби шóпцки, антарúи, кушýли. Кá гă–убличéа тáм, мóриш, тă–прăбрáа тáм дă–сéдиш* [ПК,2(325)]; ~ *ка завăрте éдно врéме – нéма камúла. "Егиди, ми–сéга? Мóрум да му–кáжум, нéма кáк"* [ВД(Н),279].

**морисмрăкнец** m 'голем (силен) човек што може дури и морето да го испие (**смркне**)' ~ *така си фатиха таму: ниту лалата остана, ниту букосвиец... ниту морисмрăкнец, ниту бăрзоходец – фрет един на друг са утепаха* [V,PM,47].

**моричка** (**мăричка** ?) adv 'малку' ~ *и пак му вел'ат: "да ти сторими кајве да пиш?" – "На истина". – "Л'ап да јадеш?" "Хубае". Му дадоха кајве и пил, л'апче моричка кату гол'ам базирѓанин пу мăра да јаде* [V,PM,178].

**моров*** adj 'со љубичаста боја, в. **мор'** ~ *ки те викат, Като, за пусестри-ма,[ ти да месиш, Като, бели пугачи,[ бел' пугачи, Като, бела кушул'ка,[ бела ти кушул'ка, Като, морово јелече* [ТГ,156].

**Морска порта** f, top. 'име на место во Солун' ~ *напкун ка ручал, кинисал да пала Шамлијско делијче, напкун сă–стретаха на Морската порта* [K,BC,98].

**мо́рцка*** (и: **морски**) adj 'нешто што се однесува на море' ~ *ка а виделе сестра им, фатиле да плакат. Направиле един ковчег, а клале в него, го фăрлиле уф морето. Дăлгите морцки го исфăрлиле на една крај* [V,PM,269]; ~ *лицето ји било, мале,[ тиквишка пугача,[ очите ји биле, мале,[ кустуренски цреши,[ вегите ји биле, мале[ морски пијавици,[ снагата ји била, мале,[ морска рамна трска* [ТГ,52]; се среќаваат и примери во кои множината е покриена, од фонетски причини, со формата за еднина: ~ *р'éч'и: "за пóда, за пăтам у мóрцка пампóри да рáбут'ă на мóри!"* [MS,t,84]; друга посебност: во примерот што следува споменатава придавска форма **морцка** се јавува како атрибут на именка од м. род ~ *неговата кон'а кату беши мо-рска, знаиши што има аф морету* [V,PM,77].

**мо́с(т)** m 'направа за премин преку река, ги поврзува двата брега' [MS, s,68]; ~ *у–Пурóј пá–с нăјдéме. Кăрáме, кăрáме ду–Димúр–Исáр, нă–мóсто, тáм нé пумúнувăт дубúцте. Мóс, тăквó, нăпрáвин нă–лóтки* [ПК,2(219)]; ~ *и вúкăт: "Бигáјте, вáа вéчăр гл'ăдáјте дă–пу-мúнте Крýша Плáнна... Дă–измúнте нă–мóсто нă–Стрýма"* [ПК,2(291)]; ~ *тука има мос и за пуминувајнто преко не плајкјат сăл пишаците* [МЕ(Р),72]; – спроти празникот **Св. Чтирасат** немажените девојки сакајќи да дознаат кој ќе им биде избраник, преку некоја селска бразда со вода ќе стават гранка од црница велејќи: *"Који ми е удилен вaја вечар нека дојде на воја мос да пумине и уф нас да дојде"*. Веруваат дека потоа, ноќта ќе го сонат избраникот, својата среќа [ТГ,46]; во северната зона од Солунско, при анкетирањето во с. Градобор забележивме дека финалната група **-ст** се чува неизмента **мост** [ПК(Град)]; исто така и во Зборникот на Верковиќ: ~ *на пăтјут кату идиха, тихиса един мост да проминат. Тојнака виде на едно место расипану беши мостот* [V,PM, 87]; ~ *по кăштата имахми една*

*градина, ја бехме сјали бостан. Бостанот са беши чипило кату мост; врӑвјаха от врӑх мостот кирации"* [V,PM,47].

**Мо́сха** top. 'главен град на Русија, Москва' ~ *о̀ниј господа́р на Мо́сха, што му рече́, дали́ и́ма Бо́г на ва́шта зе́мја, он запа́дна и са чипи́ про́сик, про́сиши по ту́ка, по та́му* [V,PM,153].

**мота*** impf 1.'навива, намотува конец, преѓа на клопче (или на цевка)'[ПВ(Кр)]; ~ и *адио́ вре́ме дујде́ла кӑрӑко́нџӑлта: "Че́шӑл, пе́шӑл диво́јко, утво́ри–ми вра́тта, ќи–ти мо́тум цре́вата ут–ко́л. нӑ–ко́л* [ПК,2(285)]; – **(са)** 'се размотува – конецот се одделува од клопчето' ~ *они и́ дале огин, и́ рекле: "Оди си скоро, да не дојде мајка ни, да та изеде!" Одештими са момата и паднало едно клопце от конци; она одила, оно са мотало по неа* [V,PM,269].

**мо́тика** f 'направа за окопување на земјоделски култури (пченка, памук и сл.)' [MS,t,5]; во Кукушко и Воденско запишавме: **мути́ка** [ПВ(Кр)]; ~ *е́ми, о́т те́јко кува́ч, е́м пӑлба́нтин. Па́лишници, мути́ки, тӑкви́ рӑбо́ти пр`фше* [ПК,2(319)]; изр. **скупа́вами ина́ мо́тика** (копање без многу задржување, на брзина) ~ *с'е́тн'ạ пара́ст'ува, пу́ш'та три́, ч'е́тир листа́ и гу скупа́вами ина́ мо́тика* [MS,t,5].

**мотка (са)*** impf 'се движи неорганизирано' ~ *пијќајки ногу да са моткама пу Одеса нија су негу така си а ујдисама работта за кинисувајтто...* [МЕ(Р),68].

**мох** (чл.: **мохут** и **мохта**) m, bot., Muscus 1. 'растение од низок развоен степен – со спори, го има на влажни места: на камења, на дрва од северната страна'; 2. 'млади, мали влакненца по телото' [ПД(Пат)]; в. **мухувина**.

**мохче** dem. од 'мост' ~ *нӑ–Стру́ма нạправи́: адно дӑрвӑно мо́хче* [ПК (Гӑр)].

**моч** 1. 'течност, се преработува во бубрезите а потоа се исфрла низ половите органи од човек или животно, има жолтеникава боја' ~ *и ти́ạ са́кат, не́јкạт, ќи–д`т дӑ–јм–у́дре, а́к са́кат дӑ–но́сạт ле́к нӑ–ца́ро. Удза́тнуве, удза́тнуве адно́ шише́ ко́јнски мо́ч, им–да́ве* [ПК,2(231)]; 2. изр.: **ус-мо́ч пра́вин** (= се кажува за човек со слаб карактер, исто така и физички не е силен) ~ *кạко́ф е́ј, зӑ–ни́што не́ о–би́ве, не́ о–уме́е ни́што, чи́ниш ус–мо́ч пра́вин* [ПК,2(206)].

**Мочари** top. 'мочурливи ниви и ливади' Валовишко, во Серско: **Мочери** - со преглас на **а** во е (од стсл. **мочити**) [ЈИ(СД),161].

**мо́чвӑр** m 'земјиште на кое преку цела година има вода' [ПД,130]; в. **мучу-ри́ште**.

**моче (сӑ)** impf 'кога човек или животно ја исфрла урината' ~ *а́дни арӑми́ј има́ли но́го па́ри. И сидна́ли да пучи́вạт та́м. И–ади́н ќ–о́де да сӑ–мо́че ду–вӑ́лко* [ПК,2(231)]; ~ *де́тто, нӑ–ци́цка нӑ–ма́јкӑ–ми, пла́че зӑ–ја́дӑне, пла́че, о́но нӑ ќи–нӑ–изда́де... И ма́јка–ми ви́ке: "Де́ бре́ Ри́сто, ти сӑ–мо́че? Да–му–да́јме, ви́ке, нӑ–де́тто* [ПК,2(358)]; ~ *удѝла, уди́ла ду–сре́ди пӑ́т та́ ба́бӑта, сја: ќи–мӑ–прушта́вите, ќи–кле́кне сӑ–мо́че* [ПК,2(253)].

**мо́чне** (и: **муча́не**) n 'исфрлање на урината (било од човек или животно)' ~ *слубо́дӑн ка́–ј чуве́к и́де муча́не, да ми–про́стиш, а́с зима́х дӑ–сӑ–мо́чум, сте́нки, сте́нки кулку една лӑжи́ца мạле́нка... пра́во уф–рӑ́цте, му–ма́чкиме на–у́стта нӑ–то́о бра́-*

*тчто* [ПК,2(358)].

**мошјама** f 'импрегнирано платно, односно облека од такво платно (против дожд)' [V,PM,374].

**мóшни** adv 'многу' ~ *и когá отúде на домá му, господáрот не можá да гу познáј јунáкот, ча са чиńи мóшни дибéл на спáгата* [V,PM,23]; ~ *кату беши мошни силна водата, гу зема на дол, гу одави сос кон'у барабар* [V,PM,93]; ~ *цáрјут гу земá сос нéгу аф еднá трапéза, јадјáха кату брáтќа... гу ѝмаши млóгу на севдá, и тóј са благодарú мóшни сос цáрјут* [V,PM,9]; ~ *"тóј мú е запајáту на мéни; áма сегá, штó ми докарáхти аф корáб'у петри, скóру да ми дадéти да јáм, ча мóшни сам глáдин!"* [V,PM,24]; ~ *вино пијат, грозде јадат,[ за тоја са бели![ кога мăже на јурајне,[ они на мијани;[ кога мăже јуд урајне,[ они на пустели,[ – Е бре мăжо, мили мăжо,[ мошне се разбулех* [ТГ,39-40]; и: **мошно** ~ *и он га вели: "дали мен не хариса?" – "Мошно харно ти харисах"* [МС(В),96].

**мрав** m и pl. (в. **мрáв'а**) ~ *и как кинисa да иди, на пăтју најде многу мрав, идиха–хождаха спрăти нихна адет* – случај на употреба на еднинска форма со значење на множина, но тоа не е регуларно што се потврдува веднаш во наредната реченица (од истиот текст): ~ *и приз оних пăт многу аскер вăрвјаши и многу от онна мрави са убиеха* [V,PM,96].

**мрáв'а*** f, zool. Formica **1.** 'мал инсект' [MS,s,69]; ~ *и дошел на едно место на пăтјот, излезе царјут от мравјатја: фатиха да работат мравјатја на пăтјут, да го глăтнат цјал* [V,PM,157] – употреба на предлогот **од** со посесивно значење: **излезе царјут от мравјатја** (царот на мравките); и **мрава:** ~ *"тебе ак та видат,[ море врашко чедо,[ ќи та прават, ђанум,[ парче пу парче,[ залче пу залче,[ мрава што пунесе!"* [ТГ,102]; **2.** изр. **нă-мрáва нé нăгáзуве** (се кажува за многу мирен и внимателен човек) ~ *нă–мрáва нé нăгáзнуфше, ама нá нé пугодú нă–снáата* [ПК,2(185)]; **алúс мрáва** (се кажува за мала, тивка и работлива жена) ~ *(тéт–Рáјна) алúс мрáва бúше, дéне вéчăр рăбóтше* [ПК,2(75)]; со исто значење: **кут мрáва-ј** [ПК,2 (171)]; **мрáви мă-пулăзáа** (= се вознемирив, се наежив) ~ *кá мо–видéх рапта мрáви мă–пулăзáа* [ПК,2(176)].

**мравлив*** adj 'нешто (во случајот дрво) изедено од мравки' ~ *изникнало дрво мравливо,[ на дрво вел'ам гуворам; ["Суши се дрво мравливо,[ ка што се суши млад Стујан,[ за Ѓургин Стојна Попува!"* [ТГ,101]; в. **мравин.**

**мравин** adj 'нешто што се однесува на мрава' ~ *тоги си риче на умут: "сеа да а иам мравината сила!" Ка а ситил неа, са чинил мрава* [V, PM,295].

**мразе*** impf 'чувствува одбивност, омраза кон некого (или нешто)' ~ *Гермáнцте нé пăрдéшо, тáа пóвиќе гă–мрáзат, тáа урúгинто. Урúгинто нáј гу–мрáзат* [ПК,2(240)] – случај со степенување на гл. форма: **нáј гу-мрáзат**; в. **мăрзе.**

**мрак** m 'темница'; сп. **тенка мрак** 'кога ќе исчезне дневната светлост и предметите одвај се распознаваат' [ТГ,10].

**мр'áмор** m 'вид убав, скап камен, обоен различно, се користи за изработка на скулптури и сл., мермер' ~ *пáк пашáта от стрáм там останá кату мр'áмор и дадé душáта му на Бóга, умр'á* [V,PM,28]; ~ *така кату чу*

*мајка, еднош са припусна, ја пригă-рна, ја бакна меѓу двете очи, и еднош двјатја заикнали: тамо и душите им излезоха, тамо мр'амор си чиниха* [V,PM,196]; ~ *наедно́ јадја́-ши сос траговецот и кога́ оти́доха на нагoвата кă̆шта, сирома́хот са почу́ди са́мо на скалата што и ви́-дел , де́ мрја́мори, што има́ло изра-бо́тени* [V,PM,13]; в. **мармару**.

**мрамра́к** m 'услови кога не се гледа, темница' [ПД(Фур)].

**мра́с** m (чл. **мразо́**) 'голем студ; водата станува мраз' [MS,s,69]; во северната регија (Дојранско, Гевгелско) за замрзната вода запишавме **ле́т**, но: **фа̣ти́ мра́с** 'фати студено време' [ПД(Фур)].

**мра́фка** f **1**.в. **мра́в'а** (не е дем. форма) [ПД,130]; ~ *извади от торбата му три–четри комати, кладе на пăтју, и си собраха сичките мрафки на л'абот* [V,PM,84]; ~ *ле́п не́ма, во́да не́ма, ни́што не́ма. Де́тто, нă–ци́цка нă–ма́јкă–му пла́че зă–ја́дă-не, пла́че, о́но пă ќи–нă–изда́де. И флизе́ме та́ма, мра́фки ќи–нă–дуја́-дăт* [ПК,2(358)]; **2**. fig. 'нешто во голем број, дури не може да се изброи' ~ *ни́ă сме Мура́рци, зна́јш, и нăро́т пу–та́а ре́кта нă–до́л, пу–Га́лик, цắрно стăна́, мра́фка* [ПК,2(218)].

**мра́фке** impf 'мачката испушта глас, мјаука' [ПГ(Фур)].

**мрачи́ло** n 'кога е темница, мрак' ~ *така и старицата и тојнака гладни беа, и на мрачилу без кандила... то му вели: "харно сми, ама на мрачилу седими, хем гладни сми"* [V,PM,84]; ~ *хо́цата тога́ ки на́јди еди́н чове́к со́с па́ри, ки гу чи́ни паза́р еди́н ве́чер да гу оже́ни со́с она́ја жена́, васа но́ыт на мрачи́ло да са́* [V, PM,11]; **мрачива**.

**мрачива** f в. **мрачило** ~ *спроти как му каза нај–малката мома; отиде, петри мрачива, вјахна чарната овца, отиде на долна земја* [V,PM,221].

**мрачилин*** adj 'кога нешто е во мрак, темен' ~ *по тинака, напротивно аф светилни вечир ке да умриш... пак на мрачилни вечер си родеи* [V, PM,84].

**мра́чка** f 'времето кога паѓа мрак, не е сосем темно'; сп. **те́нка мра́чка** ~ *дује́ме уф–се́лто, нашто се́ло, флизе́ме, слă̆нцито зă̆је́, пу–те́нкă̆-та мра́чка, шо́ му–ви́кă̆ме* [ПД,172].

**мре́жа** f **1**.'назив за рибарска направа, се користи за ловење риби' ~ *и то́јнака зе́ма мре́жата, оти́де на́ е́зера, ловја́л, ловја́л везде́н, не можа́ да фа́ти дру́га, са́мо една́ чу́дна ри́ба со́с вла́кна, со́с перу́шки* [V,PM, 143]; ~ *покрај морето са седјали два базирѓани и еден крапачин, трите на бун се зборили. Изпăрво говорили базирѓаниту на гемициите, да фăрл'ат мрежите на морету зарди нихноу касмет* [V,PM,242]; ~ *три де́на со́с ре́т и лови́л: не можа́ дру́га ри́ба да фа́ти, се́ о́на́ја чу́дна ри́ба са фа́тиши на́ мре́жите* [V,PM,143]; од дојранските рибари за називот мрежа е запишано следново објаснување: широка е 35 **окца**, а долга до 1.000 **врооsи**, **две очи** прават еден **вроов** (но само за должината на мрежата); **окцата** се широки до 3 см. Се плете од свила. Од страните мрежата ја подврзуваат со **манови**. **Мановите** се исто така мрежи плетени од преѓа со **окца** од 5 см., а долги се 500 **врооsи**. Мрежата се фрла одвечер, а стои до изутрина. Со неа ловат крупни **корари** (?) [КД,60]; ~ *тијă шо сакăт дă ловăт су потискă или су мрежи му плајкăт нă мајстурут нă кулибăтă кесим* [МЕ(Р),89]; во Солунско: **мрјажа** ~ *тогас кон'у му вели:*

*"типака на моите греди да кладеш острта сабја, ча на средја морету има една стара Јуда самовила. Тјапака ке да курдиса куприпена мрјажа, тебе да погăни* [V,PM,77]; **2.** 'болест на очите од која човек не може да гледа' ~ *мре́жа му–с чипи́ла на ле́фту о́ку* [ПК(Гăр)].

**мрежа (зă тропкăне)** f **1.** 'рибарска мрежа правена од **кăрел** (многу јак конец, во минатото го купувале од Солун), со неа ловат риби **плăтици** и **крапуве**, долга е околу 50 м., широка 3 м., се поставува ноќно време' [ПД(128]; **2.** 'превез што на невестите им се става на лицето' – спремајќи ја невестата деверот го додава прво **џубето**, потоа **превезот** а **пусестримите** пеат: ~ *јубличеја ти, моме, свитино џубенце,[ јуд јупак купено, јуд девир дунсено!... ти кладеја, моме, мрежа на јочите, грижа на срцето* [ТГ,179].

**мренка** f, zool. **1.**'тоа е малечка риба (живее во Дојранското Езеро), помала и потенка од белвицата. Не ја ловат бидејќи тежи само 7-8 грама' [КД,59]; сп. и **мремка** 'вид пастрмка што живее во планинските реки' [ПК(Град)]; и: **мрена** ~ *јузело је мало дете,[ ду две мали бардачијна...[ да налије мало дете,[ да налије студна вда,[ не му даве мрена риба* [ТГ,49]; **2.** fig. ~ *у́бава же́на, али́с мре́мка* [ПК,2(75)].

**мрие*** impf 'умира' ~ *стигна́ме уф–Џумата. Па́ уд–Џумата по́сле, а–а пусиде́ме двă–три́ де́на, ка́ фăти́а дă–мриăт, фăти́а дă–мриăт чуве́ци. Не́каа бо́лес сă–нујави́, не́ зна́м, испа́нска бо́лис* [ПК,2(249)].

**мрмора** f, zool. 'оваа риба (ја има во Дојранското Езеро) голема е како **мренката**. Во главата личи на **сом**. Во устата има по 2 заба. Не се јаде, та затоа и не се лови' [КД,59].

**мрăвка** f 'парче месо' – ако децата јадат заедно со родителите тие ќе причекаат прво таткото да извади **мрвка**, па дури потоа тие можат да земат [ТГ,20]; в. **мирка**, **мрăфка**.

**мрăву́лник** m **1.** 'гнездо, живеалиште на мравки, на такви места се забележува подигнато купче земја - мравјалник' [ПД(130)]; во Фур запишавме **мрăву́лниќ**; во Воденско: **мăрва́лник** 'живеалиште на мравки' [ПВ(Кр)]; **2.** fig. 'многу луѓе собрани на едно место' ~ *нă–пąза́ро–ј али́с мрąву́лник* [ПК,2(75)].

**мрăднă (си)** pf 'замине некаде, се измести' ~ *тогăј дур дă не си гу платише борцут нă мојшă дă си мрăднă ут тукă ду там* [МЕ(Р),88].

**мрăзни** impf **1.**'кога водата од студ станува мраз'; **2.** 'кога некој стои долго време на студено' [MS,s,69]; **3.** fig.'кога човек доживеал голема непријатност (неочекувано)' ~ *ка́–о виде́х тąко́ф измрăзна́х* [ПК(Град)].

**мрăкна*** pf 'се стемни' ~ *ч'а́ка, ч'а́ка мума́та да фа́ти да кимани́са, н'е́ма да фа́ти; мрăкна* [MS,t,27]; и: **мăркна** ~ *и то́ј е зима́ та е пока́чи на вечерта́, куга́ мăркна́, на керами́дите и хи вели́: "Се́ди сега́ ту́к да сăмне, та куга́ сăмне, аку си жјува, шта та о́женем"* [V,PM, 264]; ~ *и ка́то мăркна, виче́реха и ста́наха да си ле́гнат. И ре́че чловее́ка на змиове́те: "Јас ни шта́ спи́ем то́кана, ај там шта и́да да си ле́гна"* [V,PM,262].

**мрăнке** (кај Тановиќ: **мрнке**) impf'кога детето стенка, кенка' – малото дете кога е болно непрестано **мрнке**, лошо спие и не сака да јаде' [ТГ,122].

**мрăси** impf'јаде мрсни работи, пр. месо за време на пости' [MS,s,69].

**мрăсна** adj, m (и: f) 'нешто што содржи маснотии' [MS,s,69]; уште еден пример за нерегуларности во категори-

јата род; за ова в. во граматичкиот дел; сп. **гăлáте** = *шó јáде нóго, нóго гăлáте нă–блáго, нă–мрăсно* [ПД,131]; – на празникот **Чисти пуниделник** треба да се вечера зелје, да **се зема крв**. Тој ден уште рано наутро доаѓаат Циганки и бараат **ако има нешто устанано мрсно**, а во замена нудат вретена што сами ги изработиле [ТГ,42]. .

**мрăсни́к** m 'секаков вид мрснотија, било од свиња, било од млеко или зејтин' ~ *тýри пóвиќе мрăсни́к (зејтин, маст), сúрне и јáјца, да дă–вúјш шó бáница ќи–јáјш* [ПК,2(75)].

**мрắфка** adv 'малку' ~ *"éх, марú жʼé–ну, да úдишʼи мрắфка да вúш', џʼáла тʼéбʼạ ипá нивʼắста–ју"* [MS,t,13]; ~ *мóј ја гóни: "мáп' ми сă утýк! тʼéс мʼạ пастúсаха да сʼắ мóј за мʼạ прóкóпса!" тʼá му сă мóли: "мрắфка па крáјчʼạту па укóту клáтʼ си!" Си клáва мрắфка па крáјчʼạту, му са утфáра мрắфка* [MS,t,37].

**мрăфкáр** m, zool. Dendro-copus 'птица со јак клун со кој ја пробива кората на дрвјата барајќи внатре црви - клукајдрвец' (сп. **мрắфка** 'парче месо'); називот го запишавме во дојранското село Ник, во околните села: **чучулʼáн** Фур, **аýч-кăкáн** Пат [ПД,126].

**мрắфка** f **1**.'парче месо' ~ *вúкăме áко–ј мéсо бес кóска* [ПД(119)]; ~ *мрắфките, кá сă тăкá пулвúп кúло, телéшки, сéтпе зáвăрни, пăпăрчат кăзáно, пă–кóјпо, áјде. Имше áјп дéдо тáм, Спáсо, адúп пáш кумшúа, óп кá брáл, брáл двé курúта мрắфки пăпăлпúил* [ПК.2(223)]; ~ *двете деца на човекут си рекле, ка сиделе около огинут: "Аде да извадиме некоа мрăвка, да си апниме!" Бăркнал по–гулемјут извадил главата, ја изјал* [V,PM,274]; ~ *сéкуј дéп п–áдпа кóза кулʼáла и вăрúла уф–кạзáпо. Опа, знáче, ќóрва бúла, а адпó дéте óде сéкуј дéп, кạзáпо крáде мрắфки* [ПК.2(230)] – случај на беспредлошка употреба на додатокот за место: **кạзáно крáде мрắфки** (м. 'од казанот краде...'); **2.** изр. **(уд)-мрắфка** (= што туку родено бебе, кога е колку една **мрфка**, т.е. колку едно парче месо) ~ *е, тăкá–ј, пé слýшат дéцта, а пé знáат ~ кạквá мăка сé–ј видéло дудéк дă–ј пурáспиш, уд–мрắфка ди–ј пăпрáвиш чувéци* (со овој израз се укажува дека не е лесно новороденчето да порасне, да стане дете) [ПК.2(204)].

**мрắчʼува** (и: **мрăчова)** f 'темница, мрачнина' ~ *трú дпú и трú вʼéчʼерóви сʼé мрắчʼува врав'ắха ... прумипáха ут мрắчʼувáта, испʼáха пáк па сфʼạтúлу* [MS,t,59]; ~ *гу турúха и пéгу пéтри при женапа, ама у мрắчова: едúп дрýг да си пе глéдат* [V,PM,11]; ~ *кугá пóпадóл глʼéда ипá мрắчува, идúп запдáнʼ и гу пúта* [MS,t,60];

**му** pron **1**.'кратка заменска форма за индиректен објект од **тој, тоа**' ~ *"úдам!" – му и рʼéкла дʼắтʼạпту* [MS,t,81]; – случај за нарушена конгруенција **(дʼắтʼạнту рʼéкла)** – покомплетните истражувања нé упатуваат на заклучокот дека се работи за пример што се вклопува во раширената појава за нефункционирање на категоријата род во долновардарските говори; впрочем како и многу други што ги констатиравме во материјалите и што се интерпретирани на соодветното место; сп. изр. **му зé ќáрут** (= се збогати) ~ *и ут ка са папăлпи Пазар су маџири, кираџилакут пумипа за Бугарјту, Френците и маџирјто му зеа кјарут* [МЕ(Р),73]; **2.** 'кратка форма за директен објект од **таа**' (наместо

'ја') ~ *ја з'ѐва пас књига Анг'елус Кирију, му ракч'ѐхнува, му пиш'и, ипа друга књига му дава* [MS,t,17]; **3.** 'кратка форма за индиректен објект од заменката **тие**' (наместо 'им') ~ *д'ăдуту му вели: "д'е за појти вăј и јас за дојда аз–вам!"* [MS,t,80]; ~ *раж'анината ... ја з'ѐват кихајиту, ја зап'ѐват на мадрата, ја прајат за зимата дајама да му–ј топлу на уфц'ăт'ą* [MS,t,67]; ~ *ги калеса на утринатa протипургиту, ипургиту, стратиги-ту, дииkут'ету и му стори гозба* [MS,t,12]; ~ *опи кату видоха, ча татку му не знаи да му са кара, кога чипаха кабаат, фатиха са чиниха безумни* [V,PM,25]; **4.** 'кратка форма за директен предмет од **тој**' (наместо 'го') ~ *пак тојнака га вели: "не сакам , дивојку, јазика. Това му е кăсметјут, ки гу собрам по зăрно, по зăрно!" Гу оставиха да гу собре и му замрăкна таму* [V, PM,72]; ~ *фати на цар'ут да му хапи куремут, за да гу чини зет пепл'арув сипа, по не знаиши, ча пепеларув син това гу чиниши за таква работа* [V,PM,48]. Ваквите примери, во кои кратката форма **му** се јавува со проширена употреба и надвор од сферата на дативниот однос, не е одбележан во *Историската граматика на македонскиот јазик* (од Б.Конески, в. за ова поопширно во граматичкиот дел); **5.** служи и за изразување на посвојност: ~ *другиот вечер на кралот момата му му вели: "тате, и јазе за дојда да видја малко ц'умбуш" ... ~ тогас царјут гу викна кумишата му и му вели: "кумшиа, ету на нас земја има една кралска мома"* [V,PM,211-212] – случај на удвојување на заменската форма; има примери во кои формата **му** се скратува во **-м** (ако претходниот збор, со кој прави акцентска целост, завршува на вокал) ~ *ќ'и гу фатум, си прăмисл'ăве, к'и–м гу ск'ипум вратут куту ну кукошка* [ИГ,113].

**му! му!** interj 'подржување на звукот што го испуштаат кравите' ~ *отиде у дома и фати оши от портите да вика: "мале, мале!" Пак мајка и наистина беши станала крава, та отговори на нея кату крава: "му! му!" Пак тја ја вели: "што, мале, така кату крава ми отговариш"* [V,PM,205].

**мубашир** m 'лице што разнесува писма, односно писмени материјали, агент' [V,PM,374].

**мудерно** adv 'кога нешто се прави според модата' ~ *најстина ли сега не е мудерно прад рачок каве да са пије* [ТГ,4].

**мужуве*** impf (в. **може 1.**) ~ *сичко сă–уставили нă–нивите. И сăрпуве и се. Пу–пăтиштта, нă–мужвали–сă дă–посат, и мăлечките деца сă–ги–устăвали пу–пăтиштта* [ПК,2 (275)].

**муздрак*** m 'примитивно оружје, копје' ~ *свити Ѓорге уз–муздрако утипал лампăта* [ПК.2(75)]; и: **мозрак*** ~ *и пак меѓу них збор чиниха да утсечат и опиа двете калами, да земат по един аф рăките кату мозраци* [V,PM,144].

**музикан(т)** m 'човек што свири на некаков музички инструмент' ~ *е, даве–му сто лири, оде уф–градо, сă–бунуве у–војнта музика, музи-кант дă–с–уче... Иде гудинта, иде си–дома. Ама–с–нучил музикан, пă-рвак* [ПК.2(271)].

**музурин** m 'курир во општината, судот' ~ *га гу виде у дома му, са потреси и едпош тече на кадиата, зема един музурин, отиде у дома; гу земаха лудојут, гу запесоха отпрет*

*кадиата* [V,PM,230].

**му́ј (сă)*** impf 'се мие' ~ *за по́да у думá да и́звад'ạ царву́лит'ạ, скаху́ни-т'ạ, за сă му́ја* [MS,t,65]; ~ *за умрăкни, за по́јат у думá, зăса му́јат сăс о́да, за с'е́днат у думá, за пучи́-пат ... за усăмни, за стáни дă сă му́ј* [MS,t,67].

**мукиет** m 'заинтересираност, настојување'; сп. изр. **не си чини́хте мукие́т** (= не се заинтересиравте, не се заангажиравте) [ПС(Град)]; во Гевгелиско: **мукăет** ~ *ту́ка сáке – сáке и не. Сă чипу́вум, мукăе́т иште* [ИГ,120].

**Мукри́·во** top. 'име на село во Струмичко' – се споменува во искажувањата на бегалците од Кукушко' ~ *се́тне пă–вáм, а–бре, а–бре, чáк у–Мукри́·во дујде́ме, Мо́крипе, Мо́крипе* [ПК.2(224)].

**мукринчáниц*** m 'жител на с. , **Мо́крина'** ~ *пăсиле́пито еј по́вике уф–Арсуво, стáро Крупди́рци. Укулу ше́ј–се́дăм кăшти сă–пáши, укулу трипáјсе сă–прăдо́јдăпи, áма пáк пе́ сă–тăкви́, дујрăпчáпе и́ма, мукрипчáпе и́ма, пá сă–пáши, áма "гăркумáпе"* [ПК.2(307)].

**мулесин** adj 'нешто што фатило мувла, обично јадење (пр. леб, сирење)' ~ *фạти́ áдна бо́лис, пут–курупти́па удри́а. Бо́лни чуве́ци, же́ни, крáви. Ле́п муле́син дáвăт уд–ву́јпиците. Уд–муле́сипте ле́буве, ут–сáмуто бе́гипе, же́га и бо́листа дујде́* [ПК. 2(292)].

**мулзáчка** (и: **мулзничарка**) f 'жена што молзе крави' [ПВ(Кр)].

**мулзница** f 'овца од која се добива млеко, што ја молзат' [ПГ(Фур)].

**мулистó** n 'огрлица' [MS,s,69].

**мулјумат** m 'согласност' ~ *ут ка сă дăде мулјумат и "Илијă да бидă токму со Алијă" рăбојтăте сă мипијă* [ME(P),88] (сп. **мулата** = верски старешина).

**мулитва** f 'обраќање на верникот кон Бога, или кон некој светец со молба', сп. изр.: **пеје мулитва**: кога ќе се роди дете, некоја роднина, ќе отиде кај попот да *пеје мулитва*. Жената ќе понесе од дома вода, која попот ќе ја освети. Оваа вода потоа ја исипуваат во некое шишенце, што ќе го затворат со страк од цвеќе босилек и ќе го остават кај породилката [ТГ,106]; или: **да си чине молитва** (= кога новороденчето ќе стори 6 недели, мајката го носи в црква *да си чипе мулитва.* Молитвата се чита во дворот пред црквенската врата и дури потоа смеат да влезат в црква мајката и детето) [ТГ116].

**мули́ф** (и: **мули́ву**) m ( || n) 'графитна прачка (ставена во дрвена обвивка), служи за пишување' [MS,s,69]; во Воденско исто така запишавме **мули́во** [ПВ(Кр)].

**мулóха** (и: **мулóва**) f bot. Pelargonium 'цвеќе што се чува во дворовите и домашните градини' [MS,s,69].

**мулчили́ф** adj 'тој што малку зборува' [ПК(Град)].

**му́л'ạ** n, zool. Equus mulus (домашно товарно животно што се добива со вкрстување од магаре и кобила, многу издржливо – мазга) ~ *тáтку–ји вили́: "ја п'е́ка ги в'е́пи пузи́ кри́вуту мул'ạ и ипá скурѓáсапа калăч'ка* [MS,s,69]; ~ *цáр'у пи ш'тáш'и да гу ви́ди хи́ч' Ќел'е́ш'у, алá за ч'е́нду хатăрăвсă п'е́ка му в'е́пи му́л'ạту да п'е́ка по́ј и мо́ј* [MS,t,36]; и: **муле***: ~ *да идиш па цар'у, да му тераш четириjси мулита и четириjси чифта хорали празни* [V, PM,43]; ~ *удúл, удúл, виде́л áдпо кри́во му́ле, пáсе, пăпăдип, кри́во – пе́спусо́бипо... пăпадúл–гу чурбăџи́ăта* [ПК.2(224)]; ~ *мисте́ки се ут–студипи́лто (имáло си́лăп ве́тăр) , пи́куј кáмăп сă–истăркáл'ăве; скукпáл зáјạц, óп гу–лăгáл му́ле и–фạти́л дạ–ви́ке*

*пу–нéго* [ВГ(М),274]; ~ *и вăлко надúне тáм нé:де, мýл'то крúф–кýц, крúф–кýц избéгуве* [ПК.2(224)].

**мул'азим** m 'великодостојник, со чин поручник' (во воената турска хиерархија) ~ *тука седа чауш или мулјазим су неколко заптиј* [МЕ(Р), 72], [МЕ(Р), 174].

**мул'ка** f 'рано наутро пред да *удри зора*, мугра' ~ *у мул'ката станах* (се пробудив во мугрите) [ПК(Грам)].

**мул'умат** m 'приемна просторија, канцеларија каде што прима верскиот муслимански старешина **мула**' [МЕ(Р),174].

**мумéнт** m 'краток временски интервал' ~ *пă тáа мóмата нимáла ни мáјка ни тáтко, сáмо адúн брáт имáла. Брáт–иј бúл óдăн уф–тóо мумéнт пă–Сóлăн, пу–кирúа* [ПК.2(224)]; ~ *бáш уф–тóă мумéнт áс сум трăгнáл уд–дéкă кáмăнто, пу–нýжда... трăгнáли тúă двýјца, нé пуглиднáли áс óдум–ли, нé óдум–ли* [ПД,173].

**мумúа** f 'крпа за врзување на косата' ~ *јáс, óн сă–нăјдéх нă–срéди. Една цăрвéна мумúа пăлна крýши, петрóфки крýши... "Сéдни, сéдни дéте, зéми, зéми крýши, нé сă–бо:ј"* [ПК.2(358)]; ~ *тá–ј шăмúја, ус–н'áа жéнте си–вăрѕýват глафта и ýште, сă–зăбрáждат* [ПК.2(75)].

**муминство** n 'втор период од развитокот на женското суштество' (во првиот се вика **момичка**) – кога ќе наполни 15 год. па до мажачката, уште ја викаат **мома за армасување** [ТГ,132].

**мумулúга** f 'јадење од пченкарно брашно, бакардан' ~ *рéтук кăчăмáк* [ПК.2(75)].

**мумурáнка** f 'немажено женско дете од 15 год. натаму – девојка' [ПД,130]; сп. **мóма** 'женско дете воопшто, дури и на бебето женско му викаат **мóма**'.

**мумурúа** f в. **мумуранка** (Ник); во Пат: **ергенка** [ПД(117)], ако е сосем мала **мóмичка** [ПД,116]; ~ *тó: нă–каавинéто сăјбúта имáл сúн, а нă дóд Лúка бéше нóг ~áрна. Гă–знáјш ти? Е–е, сéга–ј стáра, а тóгăј мумурúа. Тóо нă... гă–зăсăкáл* [ПК.2(322)]; ~ *и адúн чувéк нa–рăзбóјут ќо:–стéгне куршýмут, до:–искáре гúлцто... Нúа шó–бúме мумурúј тăквú, ги–рăзнóсăхме нa–дрýго мéсто* [ПК,2(215)]; в. **мóма**.

**мумýш'ка** f, dem. 'мало женско дете, девојче' ~ *на–врăх дв'ăт'a гудúни ми дáди Гóспут' инá мумýш'ка, ја крăст'aх Рисáнта* [MS,t,3]; ~ *на чурбаџ'úјата му са рáж'да инá мумýш'ка, úди стр'ăд'ă нóш' нáрич'нúцата* [MS,t,14].

**мунасúп** adv 'соодветно, кога нешто одговара'; сп. изр. **најде за мунасип** (= процени и се одлучи за нешто) ~ *гáаре ги–уставúх, кáк ќи–нáјдaт зa–мунaсúп тăкá нéк прáвaт* [ПК (Мор)]; и: **минасип** – имало случаи кога девојката не го сака момчето што и го предлагаат родителите, но тоа никој не го земал предвид и морало да биде така **како што старите ки најдат за минасип** [ТГ,145].

**мундр** adj 'паметен, со убаво однесување' ~ *Гóспод му дадé јáкос млогу и марифет: са чинú онбашúа, от онбашúа јýзбашúа и прóчее. От млогу мýндр што бéши, цáрјут гу земá сос нéгу аф едná трапéза* [V,PM,9]; ~ *фатила да проси от порта на порта, и така отиде на царјувата порта...Тамо ја виде царицата таквас мундра, што стојаши в портите, пусна една рубинка, ја викна пред нea* [V,PM, 209]; сп. од истата регија: **мăндăр*** ~ *т'áнака ги чинú децáта тóлку*

*мăндри, штото бéха кату јáгнета* [V,PM,26].

**мундрина** f 'тактичност, мудрост' ~ *сиромахут отиде на брата му, сос млогу мундрина му вели: "брате, на владиката му са загубиха толку карагроши, хем има на нас двата шубе, и аку не кажими карагрошите, ке ни афореса"* [V,PM,39].

**мурабé** (и: **мухарабé***) n 'вооружен судир меѓу држави, војна' ~ *ут мрăва вр'ăм'ạ с'éти'ạ сă утфóри инó мурабé* [MS,t,34]; ~ *идúи д'éи' цáр'ут дијатáкса ш'úч'ка да пóјат на аскéр! ... мурабé стáнува* [MS, t,73]; ~ *ут мăра вр'ăм'ạ дрýгата цáрч'ина у странáта му брăка мурабé* [MS,t,86]; ~ *и дóјди тудóдека, са расбрăкаха мухараб'ăнта* [MS,t,1]

**Муравини** 'празникот трае 12 дена, од 13. до 25. декември'. Народот верува дека во односниве денови се претставени 12. месеци од годината, имено каков е денот таков ќе биде и месецот, пр. 13. декември кажува каков ќе биде јануари (пр. ако дува ветар и месецот ќе биде ветровит), или ако на 14 декември врне снег тоа предвидува дека во февруари ќе има снег итн. [ТГ,78].

**Мýракóваца** top. 'пошумена падина', Валовишко (сп. **мура** – bot. Pinus abies 'вид бор'), од истиот корен е запишан и топоним **Мýре Бăрдо,** Серско ( уште еден случај на непосредно прибавување на атрибут - именка, без други граматички показатели – според турски образец) [ЈИ(СД),162)].

**Мурáрци** top. 'име на село во Кукушко' ~ *твá бúше гулéмо сéло. Уф укóлита бúше пăрво. Трúста и пéăсе кăшти бúше. Сé кристéне, пéмше нúкăква дрýга вéра* [ПК,2 (215)]; ~ *кá сă-вúкаа дрýјсте зăбрạвúх. Тáм аднó úмше Рáмна. Сé тúạ бúạ укул-нáс. Мурáрци нá христијáнско сéло бúше* [ПК,2(246)].

**мурдạрлăк*** m 'лажење' ~ *уф-н'óо мурдạрлăци кóлко сáкиш* [ПК,2(75)].

**мурдáр** m 'лажливец' ~ *нé гу ни усéштиш от-еј мурдáр* [ПК,2(75)].

**мурирчéниц*** (и: **мурăрчéнăц**) m 'жител на с. Морарци, Кукушко' ~ *ни-зăкăр` ут-тáм, нă-Чáмăфта вудиниúца уф-Мурáрци нă-нусú. Спăди` двýјца мурúрчéне* [ПД,173]; ~ *и дујдé сăбăта, кăжáа ќ-óјме пăзáр в`дăн. Кá уддéли тáм, нéкуј мурăрчéнăц ин-кăжáл óти устăнáл, нé бигáл зă-Бугáрја* [ПК,2(221)]; и: **мурáрцăлúа** ~ *чувéк ут-Мурáрци* [ПК,2(75)].

**мурка** f 'мугра, времето пред зори' (Ник), во соседното село Пат го запишавме објаснувањето: 'приквечер по зајдисонце, кога се стемнува' [ПД(130)] – и во првиот и во вториот случај се однесува на период на полутемница (кога е ниту ноќ, ниту ден); в. **мул'ка.**

**мурлиа** adj 'нешто што има модра боја – **морав**' [ПД(131)].

**мурово** adj 'со виолетова, модра боја' [ТГ,69]; в. **мор, мурлиа**

**Мус** 'м. л. муслиманско име' ~ *неколко време сетне отиде един Турчин тамо, да почини под сјанката. На Турчинот името мо било: Мус, бојут кус и ногата му крива...*

**Мусалúите** top. 'ридови и ниви' Везмен, Драмско, според Ј. Иванов од тур. musalla 'свето место на кое се молат муслиманите, на отворен простор' [ЈИ(СД),162)].

**мусáндра** f 1. 'преграда во ѕидот направена со даски'; 2. 'голем сандак за жито' [MS,s,70 ].

**Мусовúр** top. 'дол и ниви' (од **Мусов Вир;** сп. л. име **Муса + вир** - со контракција) Драмско [ЈИ(СД),162)].

**мустáјќа** (и: **мустáци**) pl. 1. 'долги влакна меѓу горната усна и носот –

особеност на мажите' [MS,s,70]; **2.** изр. **сýке мустáци** (се кажува за оној што настојува да се истакне, односно да биде забележан) ~ *тóо стáрјоо сé сýке мустáци укул кумшúкта* [ПК,2(75)]; **пуд мустáци сă-смéе** (= се смешка предизвикувачки) ~ *áска сă–л'ýтум, сă–кáрум нă–дéцта, óн пуд мустáци сă–смéе, сéтне сáкиш дă–тă–слýшăт* [ПК,2(189)].

**мустаклéс** adj 'човек со големи мустаки' [ПД(Фур)].

**мустáк'и*** pl.tt. (?) 'метална војничка капа - шлем' ~ *ќа сублéче кушýл'та, ќа зăкáче там на óдринта, нă дирéкут. Ут кушýл'та óтвурто сă уф мустáк'те* (во шлемот) [ИГ,114].

**мустугáрка** f'парче дрво' ~ *мă чăлосá ус áдна мустугáрка* (= ме удри со едно дрво) [ПК,2(152)].

**мусубáк** adv'начин на потстрижување' ~ *сă–исрижáл–си мусубáк (нă–рéдуве, нă–рéдуве сă–исрижáл–си)* [ПК,2 (75)].

**мутвáк** m 'помошна просторија, соидана во дворот, таму се готви јадење' ~ *старте викаа* [ПД(119)]; ~ *лéтно врéме уф–мутвáко си–пéчме, си–гóтвиме;* се употребува со исто значење и: **пичáло** [ПК2(75)].

**мутлáк** adv'сигурно, во секој случај' ~ *цáр'ут кату чу такá, му пýсна хабéр на зéта му мутлáк да úди аф нéгу на гóсти сос момáта му* [V,PM,29]; ~ *царската лакардиа нasam не са враштa. Тогас тојнака му рече на царјут: "мутлак царју, чини каул сос них, л'у на това има колај"* [V,PM,59]; ~ *и тојнака после, кату си качуваши, салдиса рăката да побара нешту, али фатил јабăлките аф гаштите, поверувал мутлак да е мăж, а не жена* [V, PM,71-72] – во контекстот се забележуваат 2 посебности: употреба на сврзникот **али** со адверсативно значење (**али фатил јабăлките**), и употреба на сврзникот **да** во комплетивни реченици (**поверувал мутлак да е мăж**).

**мутувúлу*** n и: (**мутувúлка**) 1.'направа што се користи при обработка на преѓа' (= подебел стап околу 80 см., на едниот крај има чатал а на другиот мало парче дрво заковано напречно – на **мутувúлуту** се мота преѓа од вретеното за да се прават **пасма**) ~ *напýлнувáми двáјси, трúјси калáм'а аналóгус на мутувúлата, ш'ту за снувéми* [MS,t,6]; **мутувилто** го користат и кога **лацкат** децата на празникот **Прошка**, или: **уд сé запустејне:** навечер кога ќе се стави **софра** за да вечераат, домаќинката со парче подебел конец врзува едно тврдо варено јајце, другиот крај од конецот го врзува за **мутувилто,** и потоа домаќинот го подигнува мотовилото и го движи над софрата, а децата се трудат да го фатат со забите, т.е. **лацкат** [ТГ,36]; – в. **лацка; 2.** fig.: погрден израз за висока, слаба девојка ~ *цéл дéн сă–урувúске пу–сукáцте (куту мутувúлка)* [ПК,2 (75)].

**мутуфчúја** m 1. 'мајстор што изработува предмети (пр. торби, зобници) од волна козина'; **2.** ~ *тóо чувéко шó–а нăвúве уснóвта нă–крóсăнто* [ПК,2(75)].

**муфéс** m 'крпа со која жените си ги врзуваат косите' ~ *"а áко–ј тéникичка, та уд–дóл шó сă–вăрзýве, сă–вúке муфéс"* [ПД,117]; ~ *тó–ј тéнка кăрпа, ус–н'áа си–вăрѕýвăт жéнте глафта, ýште нé си–ј–пукривăт* [ПК, 2(75)].

**муха*** (и: **муа**) f, zool. **1,** Musca domestica 'тенкокрилен инсект, често се среќава таму каде што има луѓе или животни' ~ *úди мýхата, гл'éнда*

*араслáнут и лиш'ńцата (тáс мýха-та, ш'у фл'áва у пусóт на дубńциту)* [MS,t,77]; ~ *нé о–заклáл, гу–дрáл жńво, гу–пýштат. Мýјте кá–м сă–збрáли пу–нéо: брắм, брắм. Дéк ќ–óде?* [ПК.2(233)]; сп. **конска муха** 'вид мува што се крие под опашката на добиците, и тие за да се ослободат од неа почнуваат брзо да трчат' ~ *им рече на хизмиќарите: "как ки идити на пăтјут, да земите консқи мухи, да им кладети на мулитата, за да ходат по–скору!"* [V,PM,48]; сп.: ~ *отиде на царјут му вели: "еј царју, зет–и таксират имал да тегли. Как товари иманиту на мулитата, да гу докара тука... не знам, ги фати муха, си разбегаха по гората* [V,PM,49]; изразот: **ги фати муха** – освен со споменатово се јавува и со фигуративно значење: 'кога човек не може да седи на едно место и само растрчува' ~ *вńкме и штắрклицта гу–фăтń, кóј знáа дéк ќи–фáте вáадин. Кá ќо–фáте мýута, зáпрјоо áк мóјш* [ПК2(75)]; **2.** Apis mellifera 'пчела' ~ *"јазе ги расипах карагрошите, л'у да ти дам един тавил!" И така чиниха тавил, та, кога мухите ке да стрăгат, да ги плати* [V,PM,40]; ~ *му вели една прикажна на ќусето: "побратими! татко ми едно времја беши имал педесет кошови пчели: ката ден мухате, кога хождаха да пасат, ха бројаши, а пак вечер, кога дохождаха, ха бројаши. Един вечер кату ги броил, една муха беши загинала* [V,PM,202]; **3.** изр. **пукрńјн гắс мýјте нé о пл'ýут** (= работите треба да бидат уредно наместени) ~ *áк сáкиш дă–т сто шéјо трéбе до чýвиш, а знáјш тáа: пукрńјн'о гắс мýјте нé о–пл'ýут* [ПК,2(190)]; **си ńма мýа на кáпата** (= се кажува кога некој се чувствува виновен, и тоа не може да го сокрие) ~ *ńма тăквń чувéци, си–штáат сé зă–нńх сă–гувóре, óти сј–а ńмат мý·та нă–кáпта* [ПК,2(194)]; **му-флизé мýă пут-нáшкăта** ~ *нéкуј ак тắрчке нă–вáм, нă–тáм* [ПД,137].

**мухабéт** (и: **муабéт**) m **1.**'разговор' ~ *вáси д'éн' мухабéт имáхми* [MS,t,11]; ~ *и си дóјди мaн'ц'ó–ји, с'éднаха на мухабéт, пńха пу инá ракńја, пу инó кајвé и клáдуха суфрáта* [MS,t,37]; ~ *ами поминува су 1 улнук (1 копејка) кафе и се валјка визден на муабет* [ME(P),87]; **2.** изр. **утвурń мабéт** (= почна разговор) – калка од тур. muhabbet açmak [ПД,134] (Ол. Ј.–Настева, МЈ,13-14,с.110); **прáв'ат мухабéт** (= разговараат) ~ *ги кирáса пу инó кајвé и прáв'ат мухабéт, ч'áкат да сă сфарń мáнц'ата* [MS,t,54]; ~ *и пушчńл лупáтта, фăтńле дă–си–прáвăт мабéт тáм. Тń кáк си, тń шó–си?, сă–мабитńле двýјцăта* [ПД,146]; со исто значење: **стóриха мухабéт** ~ *гу изваж'да д'ắт'ату и стóриха мухабéт нóс д'éн'* [MS,t,12]; односно **мухабéт чńнат** ~ *вечерóт, кату се-д'áши тóј сос кадńата да збóруват, мухабéт да чńнат аф еднá удајá* [V,PM,25]; **маабéто дикńш нé ти-фáште** (сп. **лáфо дикńш нé му-фáште** = зборува несериозно) ~ *шó сáкиш л'ýјто дă–тă–слýшат кóга ма-абéтот дикńш нé ти–фáште* [ПК,2 (175)]; **маабéто мо-ј-бл'ýткуф** (= кажува работи што не делуваат сериозно) ~ *кá гувóриш, клáв–му мáлце сóл' нă–тóо маабéто, нńм да–тé–ј бл'ýткуф* [ПК,2(175)]; **стáрцку муабéт зăкăчńха** (имаа можност да слушнат зборување од стари луѓе) [ПС(Град)]; **ми-вáде маабéте** (така се обжалува некој кога му измислуваат непријатни работи) ~ *бáче сă–нăл'утńл ус–н'áа и нă–мéн ми–извадń маабéте*

[ПК,2(175)].

**мухл'асува** impf 'кога нешто (обично јадење) ќе фати мувла' ~ *и кога отидоха, што да видјат: портите беха ръждасали. Га отвориха, најдоха царскиј син, беши фатил да мухл'асува, кон'ут и тој така* [V,PM,53].

**мухле́т** (и: **мјухле́т**) m 'одреден период, рок' ~ *сига́ му вили́ на визи́рину: "за ти да́м питна́јси д'ѐн'уви мухле́т, да по́ш' да сӑ науч'и́ш' ш'ту вил'а́т н'ӑс, ш'ту ги пи́сахми на тифте́р'у"* [MS,t,40]; ~ *кату чу така, одр'ави на цар'у: "ти са мол'а, цар'у, да ми дадеш три дни м'ухлет да си разчудам за тaja работа"* [V,PM, 43]; ~ *питна́јси дни му да́ва мјухле́т: то́ за сто́ри по́ху́баву н'ӑш'ту ут занаја́т'ут–му, по́с за ја в'е́ни мума́та ж'е́на* [MS,t,19]; ~ *и дјатенто му вели на царју: "на мене 24 саати мјухлет, царју, да си чипам хазир!"* [V,PM,157]; ~ *тога́с то́јнака му ве́ли: "е́, ма́јстори, за това́ гаиле́ бе́риши? Ја́зе та́ја ра́бота га́ исфӑршем, л'у́ у́ди на ца́рјут да му ка́жиш два́јси и че́тири саа́та мјухле́т да ти да́ди!"* [V,PM,137]; во Гевгелиско **мимле́т** ~ *чуве́кут кажа́л: "не́ зна́ам јас". "На те́бе – риче́л ца́рут, три́ де́на мимле́т. Ако нӑ мо́јш д` да́јш џуа́н, џӑнл'а́т! к'и тӑ ко́л'ӑт!"* [ИГ,111].

**мухлесӑн** adj 'нешто (пр. леб) што има фатено мувла' [ПС(Град)].

**мухтар** m 'селски старешина, кмет' ~ *селџкјут мухтар зајдну су ӑзајте, ич не питан субӑштӑ, кӑт сакаше гу удириш селџкјут мијур* [МЕ(Р),91].

**мухуви́на** f, bot., Muscus 'растение во вид на влакненца, ја има на влажни места (на камења, дрвја) на северната страна, се размножува со спори – мов' [ПК,2(75)].

**муцка** f **1**. 'уста на свиња, има издолжена форма, освен за хранење, ѝ служи и да ја рие земјата' [ПГ(Фур)]; **2**. поретко, во одредени контексти и: 'орган кај човекот, низ кој се внесува храна, односно се артикулираат гласови и звуци' ~ *ка ги пусихме, ги вӑрзахми шерветите на муцката като на дубиците* [МС (В),92]; ~ *прӑт те́п ле́пе му́цка, дӑ ре́чиш то́–ј чуве́ко, а зӑт те́бе дру́го гуво́ре. Та́а сӑ–вике ли́пуму́цка* [ПК,2(183)]; можноста за употреба на односнава лексема без пејоративно значење се потврдува во Кукушко каде запишавме: *у́буфта му́цка нӑ–ма́јка* (обраќање на мајка кон својот мал син); сп. **муцу́рник**.

**муцу́к** m, bot. 'растение, вид трева, пушта нешто како ресички' [ПК,2 (75)].

**муцу́рник** m 'чурилка (уста) на свиња' [ПК,2(75)].

**муча́ра** f 'блатно место, таму, ако се згазне се пропаѓа', во Солунско се употребува паралелно со **трисили́ште** [ПС(Град)]; (в: **мучурл'а́во ме́сто**) [ПК,2(75)].

**мучлив** adj 'за месец **марта** во Гевгелиско викаат дека е *мучлив* (**месец**), бидејќи често врне дожд' [ТГ,7].

**мучури́ште** n 'место каде што долго време се задржува влага'; сп. го објаснувањето за **ва́лта:** ~ *ни́ско ме́сто не́ко, го́р–до́л мучури́ште, прӑку це́ла гуди́на гӑ–зӑдӑржуве вла́гӑта* [ПД,129]; или за **бӑлти́ште:** ~ *мучури́ште и су́ ме́шӑно* [ПД,129].

**мучурл'аво место** 'место каде што има постојано вода' ~ *а́ко–ј вудна́к* [ПД(129)].

**мучурлу́к** m 'блатно, водно место, обраснато со шамак, трски' (в. **муча́ра**) [ПК,2(75)].

**Му́ш'ама́та** top. 'име на место во Лагадинско' (Солунско) ~ *до́јдух дур*

*на царјут. И кату отиваши на пăтјут, најде един дивик, отвори устата му, та сички фăрл'аха на устата му ѓубрището, пак си не наситеши* [V, PM,102]; ~ *да знајат они от тука, од нирујата да земат малко вода да го умујат, царскиј син оздравјава... жената, кату чу така, си наполни шишету вода, земала и малко кал, враза на една кăрпа* [V,PM,167]; ~ *излезé тој от гимиата, и мáчката га имáши на рăците. Пáк нá онáја зéмја такóв нéшту нѝ бѝха видјáли* [V,PM, 109]; ~ *зема пăрстенот и киниса, отиде да тера татка му. И отиде на един грат, са цени на един стар халваџиа, да му продава халва* [V,PM,56] – во контекстот предлогот 'на' го заменува не само предлогот 'во' туку и 'кај'; исто: ~ *и го кладеха главата на дисазите и отидоха на Милоша* [MC(B),97]; б. 'кај' – упатува на правец кон некого (нешто): ~ *и как а чистих хубаво на жената, отивам на мăжот: "хајде стани си, оди на работа, твојта жена оздраве"* [MC(B),87]; ~ *и на утрото ден отидох на сестра ми; жито сејше, брашно да прават* [MC(B),76]; ~ *и тогá кинѝса за да ѝди на господáро му и сос бóгува повел'а не страдá нѝшту аф морету* [V,PM,14]; ~ *риче: "помини така отăд Вардар; ти имаш много пријатели, на секој по два дена да седиш, ки прекараш зимата"* [MC(B),89]; ~ *тогáс крăпáчинот отѝде на едѝн негоф приáтел папучѝа, му велѝ: "господѝне ..." ... та сéтни да ѝда на Стáмбол на брáта ми* [V, PM,18]; ~ *му вел'ам: "Има ли некој овци чужди дојдени тука на нашти?"* [MC(B),80]; ~ *гу јáхнува кóн'у, врăтнува кл'ýч'у, прул'éтнува утáм, си утѝва прáв'ạ на цáрувáта мóма* [MS,t,21]; ~ *"д'é утѝваш' , ш'тó кáраш'?" "утѝвам на ч'урбаџ'ѝјата, ж'ивѝнит'ạ ги кáрам и инá книга кáрам"* [MS,t,17]; ~ *си ѝди ... утѝва на кóн'ч'ạту да гу нахрáни, гу гл'éда – плáч'и* [MS,t,31]; ~ *усăмна хýбав'ạ, стáна д'ăт'ạту, утѝди на ж'инáта* [MS,t,10]; ~ *утѝва тóс на пазáр'у, да рич'éм кутý у нáш'ту с'éлу на Аврáм* [MS,t,27]; ~ *тогас стрjадното дете рече на татко му: "тате, и јазе за пода на водини-цата сос един товар мливо"... Отиде и среднојут син, и на него така му стори водинчарот. И тој са вăрна млого пострамин на татко му* [V,PM, 201]; ~ *там, дека ручаха, една ланци-ца си загубила. Фатили л'удето да ја брăкат. Царјут и рекла: "На кого ки си најди ланцицата, он през сабја ке промини"* [V,PM,176] – случај со нарушена конгруенција меѓу субјектот и предикатот (л-фор.): царјут и рекла; ~ *оттамо кинисал тој, отиде на мајка му. И мајка му, как го виде, си зарадувала: "Добрја дојди, сину!" – "Добрја ти најдох, мале!"* [V,PM,176]; ~ *вели на жената му: "госпоџа, ти са мол'а, това вечир, аку има колај, да останам на вас на гости!"* [V,PM,87]; ~ *и тогá кинѝса за да ѝди на господáро му и сос бóгова повелја не страдá ништу аф морету, л'у достѝгна на ѝнгилиска страна* [V,PM,14]; ~ *халваџиовот здуќан беши на едно ќуше, којто денот не можаши да чини пет гроша алиш–вериш... И кату са цени на негу това момче, кој промина приз таму, без да купи халва не си вăрна* [V,PM,56] – во контекстот имаме отсуство на предлог 'во' во додатокот за време: којто денот (м. 'којто во денот'); повеќе случаи имаме забележано за беспредлошки додаток за место, што се третира за балканско влијание (поопширно за ова

в. во граматичкиот дел); ~ *тогáс станá брáт му, отúде на дóма си, наседлá кóн'ат му и гу вјахнá, кинúса да úди на цáрјут* [V,PM,16]; в. 'за' – предназначеност на дејството: ~ *била Кал'а убава...] да шчо бнишла гиздава,] тја ни ходи нă уодă,] тја ни ходи на пл'ауjă* [МП(Д),76]; ~ *тојнака излезе, му вели на авциолиа: "еј авциоли, што му е бакшишу на това добро, што ми чини на меника"* [V,PM,46]; ~ *са чинú тевдúл и фатúл да продáва смóкви... ама тóј сáкаши на смóква по едúн алтăн, ча тóјнака не сáкаши на сéкој човéк да дадé, ча знáиши рáботата* [V,PM,29]; ~ *за рич'éми на бóлнију криват, ч'ạ ч'úстију кривáт–и, на ч'úстију кривáт за рич'éми, ч'ạ бóлнију б'ăш'и* [MS, t,42]; ~ *зáстạни сéга сéстро. Ус нóзи идéјте, и сăс крúла дạ лéтте (литáјте) и жúвут нéма гáјре нạ нáс* [ИГ,109]; – укажува на временска отсечка, траење: ~ *и кинúса от тáмо на две–трú дена достúгна ду господáро му* [V,PM,23]; ~ *и тој не ми даваше вино и лук да јадам, ама барим на шест дена ми оздраве* [МС(В),77]; ~ *ки зимах малко зејтин, ки го кладах на огинот и ки попарах раната, и така на два три дена немах ништо* [МС(В),84]; ~ *утринáта, кату са научиха граждáните нéгови и комшúите, са почýдиха, дéка да и добúл тóј на пет–шéс годúни толку стóка* [V,PM,16]; г. 'до' – укажува на крајна точка до која се простира нешто ~ *"славенцкуту" имă на пољту ки му бида "Сланица" и во имă ки бишă за сăто полја дур на морјту* [МЕ(Р),74]; ~ *ув врежут, шо гу пукривише пољто дур на мојрјту најповикја на угри–слăнцă* [МЕ(Р),77]; ~ *пýш'та трú, ч'éтир листá и гу скупáвами инá мóтика; л'у за нараст'é дур на кул'áнуту ... гу зарúвами курин'ó* [MS,t,5]; ~ *си зави сос кепету и отиде при цар'увут конак и, га гледа, чуват аскер млогу от портата дур на конаќут* [V,PM,34]; ~ *пóнагóри утúдуха, нáјдуха идúн стáр сăс брáда, рáбут'ăш'и на табáк-ш'илýку дур на кул'анáта у вудáта н'éтр'ạ* [MS,t,40]; ~ *му вилú на суфéринут: "кóлку за úш'тиш' да на занис'éш' дур на палáт'ут?"* [MS,t,83]; ~ *утúди дур на инó м'ăсту, нáјди идúн кáл, гу закувáва мýл'ạту дур на кур'éму* [MS,t,34]; ~ *и с'éтн'ạ за нараст'é аналóгус на нúвата на кувéт'у мóж'и да стáни дур на крăсту* [MS,t,5]; ~ *о–тамо па са вăрна на трите моми и им вели: "ади, моми, сега елати да ва извадја на бела земја...!" Ги зема, ги извади дур на дупката* [V,PM,220]; – укажува на лице до кого е упатено нешто: ~ *фáтиха да сă кáрат: "јóк јáс за ја в'éнам, јóк тú за ја в'éниш'!" Утúди давáта дур на цáр'у. Утúдуха на цáр'у и ги пúта ...* [MS,t,19]; – близина до нешто: ~ *и вá úмаши иднá сéстра, а вел'áла Марúа; тáа утúди и му сиднá ду Исус на нóзити му, а слýшиши нéгувити прикáзни* [MV,K,328]; д. 'од' – означува одделување, оддалечување: ~ *и така жената зема пăрстенот, поплакаха и двамината, и така си разделиха един на друг, и си отиде царут на-татак* [V,PM,55]; – укажува на излезна точка: ~ *кинóтитáта парú з'éва сăс зóр ут сирумáси и за тузú на клáјạнцу тич'é кăрăф* [MS,t,40]; – за означување на време (период): ~ *утúди и у Атúна, там вúди иднá хýбава мóма на ш'иснáјси гудúни* [MS,t,9]; ѓ. 'со' – укажува на однос кон предмет со кој се дејствува: ~ *тихиса тамо от орманот беши изл'ал*

*един харамиа сос остра сабја, си искачи на кучната и, на ранката му дражајке сабјата му, на царјут му вели: "царју, сега дали душата да ти везма, или ми даваш триста алтă-ни?"* [V,PM,210]; ~ *л'у приближи на онова́ место, де́ка бе́ха хајду́циту, извади́ са́бјата му, на рӑката му га и даржа́л* [V,PM,21]; ~ *засфирил Марку, засфирил,] сас тенка бјала пишчалка]... на пишчалка си нарица: "Вăрвете моми, нивјасти..."* [МП(Д), 24]; ~ *попот гу не оставиши. Тој не послуша на татко му, туку зема един бардак на ранката му, та и учел на чешмата за вода* [V,PM,225] – во текстот среќаваме посебност во врска со линеаризацијата: краткатa заменска форма и глаголот се разделени со негација (гу не оставиши); е. 'над' – укажува на место што се наоѓа одозгора, односно што е повисоко: ~ *един–уфча́р си–и–пạси́л о́фците. Нạ–пладни́нта си–ị–заплӑднува́л пут–иднạ–дăрви́че, си–лигна́л. Две га́врăјне зе́ле дạ–му–пе́јăт нạ–гла́вăта* [БМ,199]; ~ *нели ти реков Димче,] само верно да л'убиш,] све ти проштавам бре Димчо,] оти си лудо да младо,] клај си шапка на око,] а мене гледај под око* [МП(К),150]; ~ *гл'е́да на глава́та–ји иди́н ш'анда́н' сф'ắти; и на нуѕ'ắт'ạ друк ш'анда́н' сф'ắти* [MS,t,21] (во контекстот не е сосема јасно, дали се однесува на 'над' или на 'до, кај'); ж. 'по' – укажува на контакт, движење врз некоја површина: ~ *и ка́к оти́ваши на пắт'у, аф една́ го́ра голе́ма не́три гу стр'а́ти еди́н го́л чове́к и му вели: "де́ка и́дипи така́ бе побра́тими?"* [V,PM,20]; ~ *и пак тројцата, кату отиваха на пăт'у, три–четри дни нататак најдоха един јунак* [V,PM,44]; ~ *гу ви́каха д'ắт'ату Кати́нч'у и му р'е́ч'и иди́н д'е́н': "ја́ла да по́јми бараба́р у Висо́ка за да сă раш'е́тами на пăнт'о́"* [MS,t,38]; з. 'меѓу' – укажува на положба среде повеќе предмети: ~ *Георги как зе страх, как си натика там на тиквите и нч не сборувами* [МС(В),80]; и. 'покрај' – укажува на место што се наоѓа во близина на некој предмет (или лице): ~ *за с'е́дна на о́гн'ут, за пи́ја кафе́ту и за и́да на кафин'е́ту* [MS,t,65]; ј. 'кон' – укажува на извесен правец, односно упатеност: ~ *и то́ј гу купо́ва за дв'ắста ли́ри, са убăрнува на стр'ắш'-нију дуга́н'* [MS,t,27]; ~ *ко́га дујде́а дă–убрăзу́вăт че́ти, се свắли́ја нă–се́ло Круша́ре. Се свắли́ја та́м нă–на́јве́рен друга́р, То́де Чифте́ивут* [ВЕв,298]; к. 'под' – упатува на положба здола, пониско од нешто друго: ~ *но́с бо́лнију си з'е́ иди́н ка́мин', си кла́ј пруске́фал на глава́та; спа́ха но́с в'е́ч'ер та́м ...* ~ *му сă усӑни́ха пари́ ут до́л на ка́мин'у има́ш'и иди́н каза́н' ли́ри* [MS,t,46]; л. 'низ' – укажува дека нешто проникнува низ некој простор, односно предмет: ~ *на онова грат не имало цар; вунка стујали гражданите, вел'аха: "кој јабанциа ки влези на портата нај–напрет, негу за цар гу имами"* [V,PM,236]; ~ *Кăлино мăри Калино] помниш ли мăри знаеш ли] кога на поле вăрвехте] та сѐ горaта изгоре] и мојто гн'аздо изгоре* [МП(С),30]; м. 'за' – соодветство при извесна размена ~ *и фа́т'ạх ра́бута у Англиту, ч'е́тир драхми́ на дин'о́* [MS, t,3]; ~ *о́ти ми–пуса́ка но́гу па́ри, му–ве́ле, мă–нắл'у́ти... Ќ–ă–ви́кне ниве́стăта, му–ве́ле, ду–не́го. "Елăј ми́ла! Елăј зла́тна! Нă–пусле́ден пăт". г–ă–фа́те зă–ра́ка* [ДК,123]; II (со временско значење) 1. 'кога означува еден определен временски сегмент' (сп. на сахатот = во овој момент;

во др. контекст: на часот); ~ *му вели: "тој ми пушти или твојта глава да земам или ..." на сахатот Имир Никола пушти Бошко и завал Станко* [MC(B),94]; ~ *са почуди и мý вéли на мăжó ѝ: "чѝа са тѝа катандја, мăжу?" И тóј га вели на женá му: "нáша са нà тóј чáс, жéну, л'у ајди зéмн мéтли, да ѝдими да га помитеми брáтовата ми кăшта!"* [V,PM,19]; или со името на часот: *рáнуту станáх на ш'éсти, си–ч'инѝх идѝн ч'áј, са–напѝх, пустѝх дубѝциту (пишува: бубѝциту?) на–гуидáру* [ВБ(Не),338]; ~ *ка утидé нóго пăт си умурѝ, си сéдиши ду бунáрут да си пучѝни; бéши сáатот на шéс* [MV,K,257]; односно: 'упатува на крајна временска точка кога треба да се заврши нешто' ~ *му вéли на по–гол'áмојут: "брáте, áди тѝнака ѝди си дóма, јáзика ки остáнам тука, ки чáкам дýр на дрýгата годѝна да си чѝнат смóквите"* [V,PM,28]; 2. 'означува време, период што поминал' ~ *на гудѝната стáна тéш'ка и на óсим м'ăјнинци гу рудѝ сабáлин* [MS,t,3]; ~ *нѝа ќи им дáдме цáло (срéбăрна пáра), алтăнче, заманска пáра, и цвéќе и ќѝтќичка (кăрăмфил'че),... Мăлéчќут нишáн уф нидéл'чин дéн. дýри на гудѝна и пулвѝна гулéм нишáн минѝме* [ИГ,113]; 3. 'кога служи за посочување на возраста' ~ *сă пули тој Шамлијско делијче и дигна Ѓуро пијаница като на две години дете на рамо* [MC(B),98]; 4. 'со имиња на празници и датуми' ~ *бáш на с. Илѝи пучнáа да пýкат тóпуфто, и нийă áјт нăгóре, накăде Крýша, накăде Штéмница* [ПК(Грам)], 5. укажува на случување во подолг временски период: ~ *тáм на нáс тупóла сă сăбирáли дјáвулéту и сă пѝтаха ш'ту рáбута прáв'ат на дин'ó* [MS,t,24]; III (со начинско значење) 1. 'означува предназначеност на дејството – за' ~ *една застра стана Сраулица млада и засука скути и рăкави, зема две нови стомни и киниса да оди за Дунав на вода* [MC(B),96]; односно 'цел на движење' ~ *вода нали и лици изми, и киниса да си ходи на дома* [MC(B),96]; 2. начин на облекување ~ *и сѝчката му кăшта си облечѝха на чéрни дрéхи, фати синóт му, сóс млóгу слáва и чéст гу зарă татко му* [V,PM,7]; IV за означување на финалност – со глаголи на движење ~ *отѝде пóкрáј морéту, најдé едѝн гемицѝа, гу пазари за да гу закáра на еднá касабá* [V,PM,8]; ~ *тогáс станá брáт му, отѝде на дóма си, наседлá кóн'ат му и гу вјахнá, кинѝса да ѝди на цáрјут* [V,PM,16]; V 'за означување на генитивни односи, односно посесивност' ~ *мáјка–и кáзува с'éтн'а на тáтка–и: "нáш'та мóма ѝш'ти да éзми на кафеџ'ѝјата измиќáринут за мăнч'"* [MS,t,84]; ~ *са причу неговата удаја от филдиш кокалиту, и препослана сос фил'у кожа, штоту на некој цар това гу немаши* [V,PM, 43] – употреба на предлогот на во придружба на субјектот: штоту на некој (никој) цар това гу немаши. Присуството на предлогот на во акузативни конструкции е позната и раширена во повеќе периферни говори, пр. од долновардарските: ~ *тогас и тојнака послуша на пилету;* ~ *това владика на сиромахо гу викна един вечер и му вели;* ~ *ламјата сакаши да гу изјади на авџиолиата* [V,PM,325]; ~ *ка га видех, а оставих, и напкун отидохми на них да ги палами* [MC(B),91] – се работи за балканистичка посебност, позајмена од соседните влашки говори, за ова поопширно во граматичкиот дел;

VI со одделни глаголи: личи ~ *нѓго лѝче нạ–мạјкá–му, алѝс óна* [ПК (Гăр)], мисли, се сеќава ~ *нạвéчир нé мóжум дạ–спѝм, сé си–мѝсл'ум нạ–Кѝре кá умрé* [ПК(Гăр)], се свикне ~ *сă–свикнáх нạ–нéго и нă–мóжум уз–дрýг* [ПК(Мор)], стави, вовлече ~ *от ихăро, кату бéха мулѝтата бéз самáри, ги земá гóли, отѝде аф горáта, собрá дăрви, направѝ по еднѝ бóцки, нáврјá ги нá мулѝтата áф курмту, фатѝ да нáклáва дăрва* [V,PM,127] – во контекстот прави впечаток присуството на наставката -и за образување множина кај именки од ср. род (собра дăрви); има и други случаи, (пр.: *сé на чифýтино да ги дáваш јáпците; женáта ги питá дéците* [V,PM,129]) – за ова поопширно во граматичкиот дел; VII изр. во кој е укомпониран предлогот на: на-акăл (= мисли, планира) ~ *нă ạкăл ме–ј дă–клá·м дă–ткá·м;* нă ạкăл еј гáаре (= се кажува за младич што се ближи кон полнолетството, и почнува да се однесува сериозно) ~ *двáјс гудѝни чувéк, нă–ạкăл еј–гáаре, сáм пичéле* [ПК,2(183)]; на-пýшка сă (= вооружени се, готови се да стрелаат) ~ *тáа ѝма чтѝрсăт дýши брáтја, сé на пýшка сă. Ќ–óјш тáмка, ќи тă прăчéкăт* [ИГ,112]; на гутóво (= кога се користи нешто што друг го направил) ~ *бýмбăре ги вѝкуме ти· шо нă гутóво сă рáнăт* [ПД(124)]; нă-áрно мă-нạјдé (= ме затекна во добра расположба, т.е. ќе го завршам тоа што го бараш) [ПК,2(183)]; нă-бăлон ќи-мă-дигне (= се кажува кога од некого се очекува остра реакција за нешто) ~ *кá ќи–чýу шó нăпрăвѝх, нă–бăлóн ќи–мă–дѝгне* [ПК,2(183)]; нă-вáшăр се-ј рудѝла (= се кажува за девојка (жена) со несериозно однесување) ~ *ко·–еј тáа шо–сă–рăзгạлạтѝла тóлко, чѝниш нă–вáшăр дé–ј рóдна* [ПК,2(183)]; нă-вéтăр гувóре (= кога некој се однесува недостоинствено, пр. зборува иако никој не го слуша) [ПК,2(183)]; нă-висóко сă-диге (= кога некој се прави важен, т.е. не разговара, не одобрува и сл.); во употреба е и скратената форма: сă-дѝге (со исто значење) [ПК,2(183)]; нă-глá·фта мé-ј (= се кажува за нешто што претставува тешкотија) ~ *нă–глá·фта мé–ј áј–го тóлко врéме и óште нé сă–сéште дă–сј–óде;* или: ич нé ми-кăжýви и нă-мéн мé-ј нă-глá·фта твóјта бóл'ка [ПК,2(183)]; нă-гóрце висóко, нă-дóлце дăлбóко (= така се изразува човек кога некоја работа му изгледа бесперспективна) ~ *нéма чајрé, нă–гóрце висóко, нă–дóлце дăлбóко, шó ќи–прáвиш, ќи–тăрпиш* [ПК,2 (183)]; нă-гóре глéде (зạ нéшто) (= присакува да добие нешто, или да се случи нешто што е за него корисно) ~ *бăкáл'то нă–гóре глéет дă–т–уткрáдат, сáмо дă–вѝдат óти мóлчиш* [ПК,2(183)]; нă-двé, нă-трѝ (се кажува за нешто што е сработено на брзина) ~ *уддé, свăршѝ нă–двé, нă–трѝ, јá–тј–оо ѝде куту рóсин зáјц. Сѐ тăкá нă–двé, нă–трѝ рăбóте* [ПК,2(184)]; нă-две рăци чекиме (= живееме само од заработувачката на еден човек, од неговите две раце, обично од домаќинот) [ПК,2(184)]; нă-динáро сă-трéсе (= се кажува за човек што многу штеди на секоја ситница) ~ *бугáт–еј, па нă–динáро сă–трé·се* [ПК,2(184)]; нă-дéк дýу вéтро (= се кажува за човек што во постапките се раководи според моментниот интерес, што не е принципиелен) ~ *он–еј алѝс вăртелéшка – нă–дéк дýу вéтăро нă–тáм–еј* [ПК, 2(184)]; нă-дрýѓо· свéт-еј (= се

кажува за човек кој не се сообразува со реалноста, којшто се занесува) [ПК,2(184)]; нă-крăстувичáр крáстувúци ним прудáви (= не се обидувај да го излажеш тој што е добро запознат со работите) [ПК,2(184)]; со слично значење: нă-сливáр слúви нúм прудáви [ПК,2(186)]; нă-пáрта пýл нé вúке (= се кажува за човек што многу троши, за него парата не значи ништо) [ПК,2(185)]; нă-пéринто ќи-утвóре (= наивно верување дека нешто што не изгледа убаво, ќе се поправи откако ќе се испере – обично се употребува во иронија; фигуративно: кога новопримен член било во семејството, било на работа, во почетокот се прави наивно добар, за подоцна да се покаже во вистинската светлина) [ПК,2(185)]; нă-прăсто си-вăрзá (= кога некој по секоја цена ќе запамти нешто што му е сторено како непријатност и ќе настојува да се реваншира) [ПК, 2(185)]; нă-чáшка (дојди) (= покана за заедничко пиење ракија) ~ *сă–вáркиш, áма áј нă–чáшка, дă–сă–нăпúјме дé, нé ќи–живéјме стó гудúни* [ПК, 2(185)]; нă-штé сăрце (= наутро кога нема јадено ништо) ~ *тúą áпуве сă–пúнт нă–штé сăрце* [ПК,2(186)]; паралелно и: нă-глáдно сăрце; нă-шúш гу-вăрте (= кога некој се однесува сурово, кога измачува некого, обично се мисли на лош газда) ~ *нóго гу–мăче, гу–јстизáве, живóто мó–ј куту нă–жáр до–пéче* [ПК,2(186)]; нă-рăка (= кога нешто е направено рачно, а не со машина) ~ *сè нă–рăка нóсум, нéмум нúшто кýпино* (се мисли на облека шиена или плетена); сп. уште: нáште жéни нă-рăка пéрат [ПК,2(186)]; нă-тéп ąтăр, нă-мéн кąăр (= немој да бараш од мене да ти услужам на таков начин што самиот ќе претрпам штета) ~ *шó чувéк си тú, нé си–глéјш дă–си–свăршиш твóјта рăбóта, туки нă–тéп ąтăр, нă–мéне кąăр, си–прáвиш* [ПК,2(186)].

**на** part 1.'за потсилување, ете' ~ *да ја з'éва турбáта да фáш'та да гу бúј пу главáта: "нá ќéратá парлúца, нá и пампрúца!"* [MS,t,43]; ~ *хајдýтинот му одговорú: "от човéци гу собрáхми, на дјáвола гу дáвами". Кату чу такá, извадú сáбјата, гу закóли и нéгу и му вел'áши: "нá, на дјáвола гу дáвати". И гу чинú мúрка по мúрка* [V,PM,17]; 2. 'упатува на нешто што се случува – еве' – кога детето е испратено некаде, за да не се заигра по пат со дечињата, пред да тргне ќе го заплашат: *Наа, ки пл'унум, скоро да дојдиш!* Децата се плашат, бидејќи ако случајно задоцнат, а плунката на земјата се исуши, тогаш се верува (фактички со тоа ги плашат децата) дека и детето ќе се исуши" [ТГ,122]; 3. 'за посочување на предметот, еве' ~ *напăлни стóмната, клáди на рáмуту, лý ш'ту úш'т'ąш'и да трăгни, нá–ти–гу и дјáкут утпр'ăт' н'éја* [MS,t,68]; ~ *Госпо отфорил и си ја земал невестата, и им рекăл: "Замижејте сега, деца". Тије замижале и ги однесел на една кăшча. Госпо им рекăл: "Нá; да живејте уф таја кăшча"* [ШК,(5),438]; ~ *"нá на т'éб'ą инá каш'ќéта и на м'éн'ą инá каш'ќéта" – сă д'ăлиха пу п'éт' каш'ќéти* [MS,t,46]; 4. 'кога се подава нешто' ~ *му вéли: "нá ти тúа пáри! Иди на тáјфата ти, да ги остáвиш: дýр да дóјдиш тúнака, да са хрáн'ат!"* [V,PM,13]; ~ *вúкнува идúн зăбúтин ут палáт'ут и му вилú: "нá–ти пéт' лúрă"* [MS,t,82]; ~ *на женáта га вéли: "нá ти петстотúни грóша, да га закóлиш кокоштá, да га гóтвиш, áма на нéкој от нéја да не дáдиш*

*да наку́си!"* [V,PM,129]; ~ *ђаволут пак му вели: "ох чобанче, молим на тебе, на́ таја мојта руба, дај ми твојта, ча ми тера царјут, та да не ме познаи"* [V,PM,224]; ~ *"на–ти т'е́с два́та пуртука́л'а да ха пу́сниш' на жина́та–ти!"* [MS,t,86]; ~ *му вили́: "на т'е́с пари́ да по́ш' да на́јдиш' иди́н ху́баф да́скал да са науч'и́ш' да п'ӑ́ш'!"* [MS,t,26].

**нąба́ви (сӑ)*** pf 'се снабди, земе кај себе работи што му се потребни' ~ *тува́рна, азӑ́р ко́лта с–јаа–устӑви́ме, тӑка́ избига́ме. Ру́бӑта ни–устӑна́ тӑка́. А дру́зи, се́тне, нą го́ре шо бига́а чуве́ците, деме́к, ка–с–утвури́ бо́јо, по́ сӑ–нӑбӑви́а, по́слӑбо́дно си–зима́а ше́ј, и́мше вре́ме* [ПК,2 (282)].

**набеди*** pf 'обвини, наклевети' ~ *каде са слӑнце слагаша,] там је дивојка заспала...] ја слӑце си ја будјаша: "Стани ми, стани дивојко,] јот долу идат двамина,] двамина брата јофчаре,] та шче си тебја набедӑт,] и шче си мена набедӑт!"* [МП(Д),88].

**набелена** adj, f 'жена што има ставено белило на лицето' ~ *ој Стрифула, млад Стрифула,] покарај ја ниевестата,] да не јоде како мома,] како мома како дома,] како дома при мајка му,] набелена, направена,] топ цилуфи нечешлани* [МП(В),218].

**набели (се)** pf 'си стави белило на лицето' ~ *набели се, начерви се,] да ми одиш во градина,] да набереш цвете секакво,] да ми идеш в гора зелена,] да го видиш Делчо војвода* [МП(Д),170]; ~ *ај ме носи на нов пазар,] да си платиш вергијата.] Мори мале, стара мале,] ти си стара кој ти пита.] Па си облечи бела Јана,] се нареде, се набели* [МП(К),58].

**набере** pf 1.'со собирање стави повеќе предмети на куп' (пр. дрва) ~ *попот един ден зема си балтиата му, отиде на гората да набери дӑрва... И му зема́ ме́чката на по́по балти́ата и га искри́. По́пот те́ра балти́а, балти́а не́ма. Типӑ́ра набера́ дӑ́рви су́хи от байрот и си оти́де на до́ма му* [V,PM,45]; ~ *Чл'ака му рӑкал: "Што ќу ги чина! Ќу навалӑ огн да та изгорӑ". И като набрал много дарва, накупил ги на ӑдно мӑсто, запалил ги* [V,PM,290]; ~ *му вели́: "ти́нака, си́нку, та́тку и́маш еди́н по́п, зашто́ он бе́ши доше́л еди́н де́н на гора́та да набе́ри дӑ́рва... та от не́гу остана́х тру́дна"* [V,PM,106]; односно натрупа пари: ~ *по дно времја имало един богат човек, с неколко хизмиќари завратјаши, и един кумшиа имал негов, штото лафови продаваши и наберал хазни алтӑни* [V,PM,168]; 2. 'на едно место прибере повеќе животни' ~ *ки наберат колку му трибуват дубици и вјааникј ки одат* [МЕ(Р),74]; односно 'излови риби од некој тесен простор' ~ *ќę–о́јш пут–пирӑни́цта, ја́ска ќę–о́дӑм ќę–му–ą–за́прąм во́ӑта нą–вудęничӑ́рут, а–ти́, кумо–во́лче, шę–нӑбе́риш ри́би и кǫ–ќę–нӑбе́риш дą–мą–ви́книш* [ВМ (Са),316]; 3. 'кога вимето на крава или овца ќе се наполни млеко' ~ *на Со́лун сум би́ла.] – Шчо си там прави́ла?] – Това́р сол' сумноси́ла!] – Да́јте и́ се́нце да набе́ре мле́кце,] да надо́и жре́бче* [ШК,СбНУ,(1),399]; 4. 'откине цветови, односно плодови од гранка, или собере зеленчук' ~ *јутад иде, џанум, лудо младо,[ ка си дојде, Трено, ду градинка,[ си застана, Трено, са замисли:[ "гали китки, џанум, да наберум,[ или прстин, џанум, да и земум,[ или лице, џанум, да цал'увам* [ТГ,172];

*~ слăнце јогрја Јано јот Пирин Планина,] роса покапала јот момино цвјате,] фл'ала ми је мома ăв равна градинка,] цвјате да набере, китка да јовије,] китка да јовије јунаком да пусни* [МП(Д),36]; *~ змиăтă набрăла билки и му дала, като му казала, чи ăднăтă ă за јакост, и кога ă носи, ќу можјă цалă планинă да тарколи* [V,PM,289]; 5. – (се) 'се собере на едно место, пр. вода во некаков сад, односно во ограден простор' *~ хем киниса, си отиде тамо на вода, та гленда, водата си наберала като ѓол', и он си рече: "Боже, ако ми е от тука ицел'у да умра, нека умра!"* [V,PM, 162]; 6. 'кога повеќе луѓе ќе застанат близу, на едно место' *~ слу́ши, нă–тóо ну́к–ми, мóлчи тáм–ти. Јáс сум прăкăрáл ду–сéга нóго. Јáс, ви́кум, кá ќи–уткáрăх нă–грáдо дă–пурдáм мо· стóка, сă–нăбéрăт кулу мéн чувéци* [ПК,2(241)] – употреба на перфективен презент: сă-нăбéрăт кулу мéн чувéци; *~ ки–се–плáште скăпо, прăскăпо. Мáј-стуре ви́ке нóго – адúн дéн, што–ки–е нăзăт, двá нăпрéт нéк–е. Нăбрáа–се óра* [BK,283]; *~ и ут–тáм сă–нăбрáне у нивéсттạ. Нивéстта óште нé–ј ạзăр, нé би́ше гóтува. Нáм, уттáм дур–дạ–сă–нăпрáве нивéсттạ ạзăр, свирéјạ, игрáјạ* [ВМ(Цăр),319].

**нạбе́рин** (и: нạбрáн) adj 'дел од облеката (особено женската) кадешто материјата е набрана' [ПК(Мŏр)].

**нạбе́се*** pf 'закачи нешто за некој издаден предмет (пр. шајка), така што поголем дел останува да виси' *~ тáа лиси́цта ги–нăбиси́ла си́те нă–тăвáно, а пă кýму вăлче, вăлко, ути́вал нă–гóсте ф–н'á·* [ПК,2(225)]; *~ тó си–вóде нáприт магáрто, óн си–и́де, си–и́де, лиси́цта у–сăмáрут фăрл'ај, фăрл'ај ри́бте сăте пу–пăтут. Иднó кạ–наближи́лу ду–сéлу ị–ис-фăрл'áла ри́пте, скукнáла óна, си–нạ-брáла ри́би. Сă–пувăрнáла дóма си–ј–нạбиси́ла нạ–адна–тéл'* [БМ,203].

**набиị** pf 1. 'со притискање или удирање намести нешто во тесен простор'; 2. – (сă) 'се повреди, набие' *~ прифтáса прăвна на мурабéту тóј ; фáти да кóли на л'áву на прáву да му сă наби́ рăнкáта* [MS,t,35] – уште една потврда за присуството на лексичкиот ạрхаизам прав 'десен', во случајот како прилог: да кóли на л'áву на прáву.

**набли́жи*** (и: нăблизи) pf 1 'дојде близу до некоја точка' *~ и уддéме Дими́р Исáр, Кýлта а–ви́кат сéга уф–Бу-гáрја, сă–збрáме двă–три́ кăшти тăкá, нáшто сéло... И кăжáа: Гăрцте фтăсáли, нăближи́ли гá·ре. Нăрóдо пá си́чко устăви́: вăлóве, кóјне* [ПК,2(219]; *~ да тáмо шо си лáфиа и са чýдаа, и óн Исус ка си наближи́ пуóдиши су ни́х* [MV, K,253]; *~ ка а види́ Исус на нéа, и прижал'á на нéа, да му рéкал на нéа: Ни́мо плáкај. Да ка си наближи́, а фати́ носи́лото (ти́и па шо му нóсиа застанáле)* [MV,K,273]; *~ кă наближи́л ăдну сéлу, зăчýл уд–ăднá–кýјкă шкри́п–шкри́п уд–нéкуј рáјзбуј: "Чéкај, си–ричéл дéду Гóспут, дă–ви́дăм кáк ткáе тá жéнта тáму"* [BB,309] – случај на употреба на додаток за место без предлог: наближи́л ăдну сéлу; 2. 'се намали временската отсечка, се приближи до целта' *~ слáвиа и фáлиа на Бóга за сè шо а чýле и видéле, как и слушáле сáми. И как сă наближи́ле óсомта дéна да сă чи́ни сунéт на дéтито, и му кладóа и́мито Исус* [MV,K,306].

**наближува*** impf (в. наближи) *~ оше*

*наближувајќи сă ду Постул чувек стрејкјă на пăтут неколку тумби* [МЕ(Р),78].

**наблуди** pf 'исполни' (според преводот на Библијата на македонски) ~ *да как сą чýла Елисáвет на Марúнина рáдувáни, му сą–грајáло дéтито нéјно уф сăрцито; и сą наблудú Елисáвет ут Сфéти Дýх; и а викáла су гулéм глáс* [MV,K,301].

**набоде*** pf 1. 'со притисок стави нешто врз предмет што има врв, в. набуца' ~ *после фногу време, от като момичката порастела и станала голема мома за мажен'е, погодило се та а армасали па за она исто момче, шчо беше а набодел на колот* [ШК,5(Г),401]; — спроти празникот Св. Ирмија децата ќе земат катција (= лопатка за жар) и маша и обиколувајќи ја куќата ќе чукаат и ќе викаат: *бигајте змији, гуштаре, жаби, жел'ки, оти Ирмији идат сус климији* (= парче дрво со изострен врв), *ки ва набодат и ки ва истепат* [ТГ,70]; 2. – (сă) 'со нешто остро (пр. со трн, со нож и сл.) се повреди' ~ *сă–нąбудéх н–áјн чикóр* [ПК (Мор)]; ~ *мори гуведа ки терум, ле мале, и оно пу мене, мале:[ "Чек–ме, чек–ме, мила ле додо,[ трăнче се набудех додо!"[ "Море, не–т сум дода, врашко ле чедо,[ тук сум ти невеста , лудо!"* [ТГ,141].

**набоден** adj 'набуцан на нешто што има врв' ~ *мајката на момичката, кога а побркала уф кăшчи, и не можела да а најде, излезла вăнка на дворот, да а брка. А шчо да виде? – момичката набодена на кол, на врх плетот* [ШК,5(Г),401]; ~ *на третиот вечер, по раждането и душел у дома им некој чуждинец и преношувал у них; а на утрината кога он си отишал, момичката га нашли набодена на един кол* [ШК,5 (Г),402].

**нąбóжин** adj 'тој што многу верува во Бога, што е преокупиран со религијата' ~ *нóгọ–ј нąбóжин, нą–мрáфка нé стăпнýве* [ПК(Мор)].

**набој** m 1. 'вид стомашна болест што се добива кога човек ќе консумира многу храна одеднаш' — првиот ден по велигденските пости не треба да се изедат повеќе од три јајца, бидејќи ќе се добие болест *набој*' [ТГ,61]; 2. 'болест на кожата, слична на чир, се лекува така што на местото се ставаат лисје уд тревата штир или парче штавена кожа варена во млеко' [ТГ,244].

**нąбóл'уве (ме)** impf 'чувствувам слаба болка, од време на време се повторува' ~ *нóго пăти мă–нăбóл'у-ве курéмо, шó ќ–испаáдне ќи–вúјме* [ПК(Гăр)].

**набори*** pf 'совлада (некого), го победи' ~ *нај–напрет имам един арапин; да гу извад'а да си борити и, л'у аку можиш да гу набориш, да ти га дам момата* [V,PM,45]; ~ *му вели чамурџиата: "не ми давати мăра леп". И те му рекоха: "ниа не можими да наситими един јунак"... Чаморџиата и нос јунак гу набори и гу зема сос него* [V,PM,234].

**набразди** pf 'изора длабоки бразди во нивата' – бостанот се сее на следниот начин: најпрво нивата убаво ќе се изора и нађубри а потоа се пристапува кон сеење. Уште додека се ора нивата ќе ҫе набразди, т.е. секоја седма или осма бразда ќе се изора подлабоко и во нив ќе се направат уџаци (дупки длабоки 10-15 см.) на 2-3 чекори еден од друг. Во уџаците потоа се става бустануву семе [ТГ,332].

**наброи** (и: набрóј) pf 1. 'даде нешто, обично пари, со броење' ~ *му вели:*

*"за пент хил'ади сакам лаф". И фати пешин да му наброи пентја хил'ади, та ги зема нос лафопродавац да му даде един лаф (дјушјун дајап)* [V,PM,168]; ~ *извадú нéгов приáтел папучúа, му дадé дéсет хил'áди грóша; ги земá кăрпáчинот, ги закáра на кадúата, му ги наброú, и кадúата му дадé кл'ýчовету* [V,PM,17]; ~ *заедноч дјатето извади хил'ада гроша, му ги наброи на куумџиата и му рече, за две или три дни да ги направи* [V,PM,69]; 2. 'ги смета по број парите колку ги има, прави сметка' ~ *си завратја сос стапот си около удајата, да нема некој човек нетри. И, кату не закачи стапот му ништо, и седнал, отворил малко сандукче, извадил парите, ги наброи* [V,PM,188].

**на̣бру́ше** pf 'со тресење на гранките симне плодови од овошно дрво' ~ *нáбруши му–мáлце ут–тúи крýште, дă–áпне дéтто* [ПК(Мор)].

**на̣бра̊̆чка̣н** adj 'таму каде нешто е набрано (пр. материја, но и лицето може да биде на̣бра̊̆чка̣но)' [ПК (Мор)].

**набун** adv 'заедно, на едно место' ~ *з'éха нáфтиту варéлит'а̣, набýн сăс т'ắх утúди и д'ắт'а̣нту* [MS,t,84]; ~ *женáта му земá мéтли, отúдоха сóс мăжо и на бýн, га пометоха кăштата, га спáстриха* [V,PM,19]; ~ *оттамо станаха на–бун сос змиата, дошли в дома му, седнаха малку и млого* [V,PM,203]; ~ *стр'ắтуха̣ идúн пампóр' да йди ут Амéрика; приблúж'аха набýн и двáта* [MS,t,86];

**набуца*** pf 'стави со притисок некаде нешто што има врв' ~ *братјата са товариле на Предлозан д–оде, и он ýа утишал. Утишал, набуцал трăјне, игли, гинѓаре и боцки на душекут, да на може да спие на него Алате* [V,PM,272].

**нáбăржја** adv 'бргу, на брзина' ~ *а пак цáрја са бúл нáл'утúл на нóзикáна, штотó му напсóвал мáјката, и нáбăржја пýснал да го закóл'ат и да му донесáт главáта* [V,PM,254].

**На-бăрце** top., (dem. од стсл. врьдо) 'чешма на мало возвишение', до црквата "Св. Илија", с. Крушово (Валовишко) [ЈИ, МИ...,с.163].

**нава*** impf 1. 'забележува, срекава, наоѓа' ~ *жена си немаши сиромахот, си оставише всичката му работа нетокмена, а кога се вăрноваши во дома му, га наваши работите все токмо: се чудеши сам, кој ги токми тези работи* [V,PM,42]; ~ *от сја нататак, кој ки иди да мели на воденицата, хак да не зеваш, туку, кога ки испрашташ човекот, тасот да го омуваш, та тој ке ти дава по една жалтица и, кога ки му сакаш, да идиш тамо на партал мајка, тамо ке ми наваш* [V,PM,278]; ~ *идúнајут брáт гул'áмајут нáва на пắнт'ут, д'е хóж'даха, инắја гáлица млóгу ... ~ стр'ắднајут брáт утúва пóнадóл, нáва дв'ắ ч'éш'ма* [MS,t,80]; 2. 'затекнува' ~ *фл'áзи у идна вáрка, утúди на пампóр'ут, нáва капитáнинут* [MS,t, 84]; ~ *си хóж'да прáв'а̣ у думá ... си нáва ж'инáта–му и бáбата* [MS,t,86] 3. – (си) 'постои, го има' ~ *и фатила увврајката да го пита: "е, господине, што има, што нема гори?' И он фати да казува за коласта... "ама твој син тамо, што си нава, млого мака и сос млого захмет промина от борчлиите"* [V,PM,224]; 4. 'нешто е на услуга ' ~ *тогас, кату видоха попот и пападјата, ча аргиса детенто, отидоха да го брăкат; земаха и едно шише жјува вода сос них, да му са нава, ча, ако најдат детенто мартво, да го ужјувјајат*

[V,PM,226]; ~ *и кату ги виде ерген цар, и рекла на бахчеванџиата да му даде неколко оки јабалки, да занесе на конаќут му, за да си нават за приателиту* [V,PM,206].

**нава́ди** pf в. нава́ж'да ~ *ути́ваш'и за ги нава́ди главн'а́т'ạ, з'е́ваш'и во́да у риш'е́туту* [MS,t,44]; ~ *и сă богу мол'аши, мол'аши:] – фати боже росицă, росицă,] дă навăдим пченица, пченица,] дă нăхраним дјачицă, дјачицă* [МП(Д),24]; ~ *сос јуста вода, леле, носила,] сос јуста вода носила,] да го наваде, леле, босилче,] да го наваде босилче* [МП(М),134]; ~ *да зароси ситна роса,] ситна роса бирикетна,] да навади жито, просо,] жито, просо ем и грозде* [МП(В),22]; ~ *еј дудуле мили боже,] заврни ми дождовете,] да наросат ситна роса,] да навадат рамно поле* [МП (К),44]; ~ *Кăтạ* (женско име) *кăткăтạ на́вạди* [ПС(З),64].

**нạва́ѓе*** impf в. најду́ва ~ *гă–пита́ли: "Де́ка–ј ма́јкă–ти и та́тку–ти?" Мо́мичкăта ре́кла: "Е, ма́јка и–та́тко та́м–сă уф–ре́кăта зăко́л'ни". И, ка́ о́јдăт, ка́ ви́ждат, сắј ма́јкă–ј и та́тку–ј та́м зăко́л'ни. И ут–та́м сă–ги–зима́ли, ги–нуси́ли у–Со́лун. И де́н дине́ска сă–нăва́ѓăт у–се́ло Пустла́ре* [ПК,2(305)].

**нава́ж'да** impf 'залева со вода, навадува (цвеќиња, било какви растенија)' ~ *за с'а́ш' и три гла́вн'ạ на–по́пуку, куга́ за ви́диш' да пу́снат да́луви, туга́с да зна́ш'* , *ч'ạ ти сă плат'е́ни гр'а́хуве́ту! и за ги нава́ж'даш', за ка́раш' во́да* [MS,t,43].

**нạва́кса** pf 'постигне нешто што се бара, односно да задоволи извесни потреби' [ПК(Гăр)].

**навали (си)*** pf 1. 'се наслони' ~ *и по вечерјата, легнаха да спијат, не имаха с што да го покријат чобанот, си навалиха наврăх него четирјсите змии, го покриха* [V,PM,176]; 2. 'се настрани' ~ *тува́ру сă–навạли́* (= кога едната страна, пр. кош или било што од товарот, ќе натежне и ќе се настрани); 3.'кога човека ќе го "притисне" потребата за сон' ~ *на врв Пелистер, мамо, Планина,] тешка ми дремка, мамо, навали,] лош сон сам, мамо, мори, сонувал,] черно ме куче, мамо, уапа* [МП(М), 75]; ~ *па си стегна Јунак Крали Марко...] што извади сабја колаклија,] го присече дрво билижито,] с–испуштија дванајсет извори,] прибучија реки и дулики...] слегна Марко, дремка го навали* [МП(В),28]; 4. 'почна да прави нешто усилено' ~ *се фатија борба да се борат,] ни тој паѓа, ни тој паѓа,]... го достигна којна пеливана,] со зăбите месото го кубе,] а со клоци пердујте му летат.] Навалија Јуда самовила* [МП(В),28]; уште: 'кога лакомо јаде' ~ *ка́ навạли́и нă–то́о ја́динто, чи́ниш ни виде́ли. ни срăкна́ли* [ПК (Мут)]

**навали*** pf 'запали (огин)' ~ *дјаволчато го питало: "чјучо, што ќу чиниш дарвата?" Чл'ака му рăкал: "Што ќу ги чина! Ќу навалă огн да та изгорă"* [V,PM,290]; ~ *"Е, се́га – им риче́ла лиси́цта – зна́м о́ти си́те сте гуле́ми јуна́ци, а́ма дă–нă–ва́л'ме ăди́н гуле́м о́јгин стани Петро, стани кандило запали,] и дă–ви́дме ко́ј ќо–прăско́кне"* [ВД(П), 287]; ~ *ај да одме доло во селото,] да навал'ме еден голем огин,] да одлепме пушки од кебијна...] ја кошули од јуначка снага* [МП(К),84]; ~ *посестримите* на *поткумникут* му пеат: *Стани ми, стани, танка Ванѓелино,[ борна да нацепиш, огин*

*да навалиш,[ огин да навалиш, каве да ми свариш, којна да напојиш, којна да назобиш* [ТГ,177].

**Навало** top. 'име на место с. Савек (Валовишко)', изведено од валок (= планинска долина) [ЈИ,МИ...,163].

**навал'уве*** impf 1. 'подзастанува, свратува'~ *наминувам, навалувам,] на бел камен починувам,] и за Грозда јопитувам,] дека седе Делјан Грозда...] да ми вапца два бајрака,] еден зелен, еден црвен* [МП(В),150]; 2. 'се настранува товарот' ~ *пóтпрј–о, нăвáл'уве сумáро, ќи–пáдне кóшо* [ПК(Гăр)].

**нạвáл'ăве** в. навáли огин ~ *и вóа дéтто си кăжáло: шо к'и зạг'úнăт уд нéа чтúрсăт дýши, ќа· изгóрум. Нạвáл'ăве ạдин óг'ин нạ крáјта на нú·ăвта, а кл̇áве глá·вта дạ гóре* [ИГ,109].

**нạвáм** adv в. наваќе 1 ~ *сăбáјле стáнăт кутрú·нта, сăјбú·та гу–нéма. Тéрăт нạтáм, тéрăт нạвáм, нéма–гу сăјбú·та. Глéạт едни кăкăрáски крéчăт тáм нă–нéко· гóрница* [ПК,2(229)].

**нạвáре*** pf 'приготви храна со варење' ~ *гу–видéла гулéмта снáа прику–иднạ–дýпкичка ут–тá· врáтта. Пýле, стáрјут пáри имáл. Оде, питýлици му–нăпăржúла, јáјца му нăвăрúла, гу–зăкăрáла дạ–јáде стáрјут* [ВМ(Зб),321]; ~ *му–рéкăл: "Ки–ти–кá·м, áмă ки–ýмрăм". "Кáжи, му–рéклă, áку ки–ýмриш!". Му–рéкăл: "Нáвари жúту, нáмеси лéп, дạ–ми–раздáвиш ка–ки–ýмрăм". Фạтúла, намисúла лéп, ај нạварúла жúту зạ–дạ–му кáже, и дạ–ýмре* [БМ,200].

**наваќе** (наваќи) adv 1. 'просторно: кон местото каде што се наоѓам, наваму' ~ *тоги тој чинал арслан и зел на бојот да ги даве за шијăтă и сичките ги истепал. Од них никој се неотепал, а па се врнали од бојăт. Като идали наваќе дошли до една чешма* [ШК,(5),441]; ~ *éл пó–нăвáки* [ПК,2(79)]; ~ *и кá–ј зафáјкăт нă–нáште, уф–жéтва, гóли, гóли бигáли. Огинут пучнáл ут–Стрéзăво, прéмă Амбáр Ќóј. Ут–Амбáр Ќој кá сă–дигнýвăт, зúмăт нăвáки, пу–стрáнта, пу–Гáлик* [ПК,2(309)]; ~ *еј Лазаре, Лазаре,[ море, младо војниче![ уд гудина сус здраве[ па наваќи да дојдиш* [ТГ,48]; и: нạвáка ~ *Тóгăш на–стрил'áчут: "Ајде, стрéл'ај!" И тóгăш стрил'áчут – трéс! Ѓáвăлут уд–зéмин – ѓáвăлут нạтáка páјѓа, дивóјкта нạвáка páјѓа. "Чекај, добро, му–веле, ти и не са–уби момта"* [БМ,196]; 2. 'временски, кон сегашниот момент' ~ *ут султан Мицитувуту царувајнă дă нă–вака* [МЕ(Р),88]; ~ *и ут идна–две гудини дă нăвакă сă пувелјăт ут Екзăрхијăта и пејăт нă сколјоту и нă цăрквăтă бугарцки* [МЕ(Р),80]; ~ *во ногу ачик ки сă видă аку се стокмă живеачкăтă ув Постул... ут 20 гудини нă–вакă, ут коа је сиднат нă Постул чиркезут* [МЕ(Р),90].

**навѓануве** impf 1. 'се качува на коњ, магаре, јавнува'; 2 изр.: гу навѓануват касавете (= го притискаат грижи) – кога младичот ќе се ожени (или девојката ќе се омажи) *гу навѓануват брига и касавет па и оро забрауве и песни забрауве* [ТГ,322]; – лексемата брига, што ја среќаваме во контекстот, ја немаме забележано при истражувањата на долновардарските говори.

**наведи** (и: наведе) pf 1.'свитка нешто на долу' ~ *тогас дрветата наведоха вăрховету на корените, исăхнували, камините пукаха, и тојнака пак пиле са чини и летна от таму* [V,РМ,92]; ~ *вóа кạ–утúшăл уф–лáмјạта дóма,*

*ва́а му–ре́кла: "Ду́ни, јуна́че, дạ–сă–зạпа́ле о́гинут". Кă–сă–нạвиде́л дạ–ду́не, гу–изде́ла* [ВГ(Ѓ),273-274]; ~ *откак са слаха това Крăстју,] тăва да стани с тебја,] фрет ма гледат с очи нажалени,] – "Добро вечар" кажат, глава неведăт* [МП (Д),40]; 2. – (сă) 'се превитка надолу, се наслони' ~ *идна́ ла́м'а стắпна на но́з да́л, ш'у сид'ắш'и хи́тра Пе́три и сă наве́ди дало́т* [MS,t,75]; ~ *да си нал'аиш стовнити,] да ги опереш на камине,] наведи са над камине,] огледај са на стовните!] ста видиш мома за мене* [МП(Д),103]; ~ *вел'а́л: Иди пу ме́не, то́ шо и по́ѓуле́м, шо не́ сạм вре́дин ја́с да си наве́дам да му удвắрзам ре́минут ут ско́рнити му* [MV,K,306].

**наведне (се)*** pf, в. наведи се ~ *крај селото, крај гробјето,] де си срешна Јанините,] Јанините девет брата,] тие носат на гробјето,] и си пита: – Ко е таја?] – Таа си е млада Јана,] млада Јана ми умрела,] наведна се целива е* [МП(Д),182]; ~ *која е невеста да ми се поклони,] да се поклони бисер да си збира,] зошто и на двете глави ќе ви одрежам.] Се исплаши младата невеста,] се наведна бисер да си збира* [МП(К),52].

**наве́ден** (наве́дин) adj 1. 'превиткан, со главата надолу, opp. на исправен' ~ *ку́сјо вắлк сус–нăве́дăна гла́ва им–рăскăжа́л шо́ а́л гу нắјде́ло, а дру́гите вắлци му–риче́ли: "Ни́м сă–ко́си, пубра́тиме, ќа–фа́тăме та фушки́а и пắрча́ пу–пắрча́ ќа–нạпра́вăме"* [ВД(П),287]; ~ *што си јувелена, глава наведена?] – Лел ме питате право ќе ви кажам:] нит ме глава боле, нити половина,] јазе си гу жалам мојто прво либе...] ни книга ми дошло, ни абер му нема* [МП(В),164]; и: навиде́н* ~ *е́то идна́ же́на бе́ши, а и́маши те́шка бо́лка гуди́ни осомна́десет; да бе́ши навиде́на бра́на, не́ мо́жиши да си испра́ви ди́бидуз* [MV,K,278]; 2. изр.: нăве́динта гла́ва кăлắчка н'аа се́че (= покорноста, иако не е многу позитивна карактеристика, често се покажува како корисна) ~ *дă–ве́диш гла́ва, дă–си пуко́рин, дă не́ сă–ка́риш, ус си́те да–си–пуми́нувиш. Е, то́–ј то́о, нăве́динта гла́ва кăлắчка н'аа се́че* [ПК,2(183)].

**нạве́е** pf 1. 'кога ветар ќе натрупа на куп нешто (пр. снег)'; 2. fig. 'кога ќе "налета" несреќа' ~ *уд–де́к ни сă–нă–вија́ нạ–гла́фта;.* ~ *уд–де́к сă–нạвија́, кој ветăр о дунце* [ПК,2(169)] (= начин на изразување на незадовол-ство, пр. од контактите на семејство-то со снаата).

**навезе*** pf 'заврши со везењето' ~ *затвориха хубава си Јана,] дадоха и́ рăкави да веза;] везла ги и, навезла ги бе,] дадоха и́ чорап да плете* [МП(Д),84]; ~ *"мар ја шче ида Борја-но,] низ горна – долна махалă,] ни шче са долго забавја – јот пăрви петли до фтори". Чака го мари Борјана,] јот пăрви петли до фтори,] шарăн је рăкав навезла – пак си го нема, та нема* [МП(Д),90].

**навечера*** pf 1.'најаде (навечер)' ~ *човекот па му рекăл на офчарот: "Нема ли место и аска да спијам тука?" Офчарот му рекăл: "Има!" И седне го навечерал млеко и масло* [ШК,(5),437]; 2. – (са) ~ *ве́чирта са–нạвичера́ле, јạде́ле, спа́ле. Нạ–у́трурут ста́вăт, си–о́дăт. "Е, му–ре́клă та́ же́нта–му, о́ти ко–изѕвига́ ко́јнут и куби́лта ти са–нạсмија́, ко–приблија́ ја́гниту не́–гу–уста́ви ти дạ–гу–зạко́лиш"* [БМ,200].

**навечер-та** (и: навечир) adv 1.'времето приквечер, откога ќе зајде сонцето' ~ *били́ два́ бра́та. Еди́нио па́сел офци́ти, дру́гио ко́нити... А нạ то́а*

*пóгọл'áмиọ брáт шọ пáсẹл ọфцѝти, вắлко му–фáтạл óфца и–сẹ–нẹрвѝрạл чọв'áкọ. И дọвạдáјки, имáлọ нáдвọр кáмạн; нáвẹчạр, ги–врáтил ọфцѝти и–сéạ сéднạал и–си–чýди* [ЛК,115]; ~ *ке одих на–вечерта, ки кондисах, ки правих мăнџа на пăтот, ки доија овчарите, ки јадиха, ки спијаха два–три сахата* [ТК,ВС,80]; ~ *му вéле: "Тáте, тáка и тáка цáрут ни рéчи. Сáка дă–нă–гóстăт, дă–сă–пузнáе су–тéбе"... – "Е, му вéле, ут–цáр нé сă–бéга. Ќи–дóјдăм". Сă–ублéчвăт, стăнýвăт, óдăт. Нăвичéрта – гóзби, гóзби, гóзби* [ДК,114]; 2. 'ноќта' ~ *нé, óни си–дăржáја инáт; ти вéл'е Кóл'о: јáс нé– óм дạ–са–прáм пý–дó–ло. И тăкá у–нáс бѝја óни. У–нáс сидéја и нạвéчăрта, и сăбóтта нạвéчăр–та бѝја* [БМ,207]; во примерите што следуваат тешко може да се утврди дали значењето на заглавната лексема се однесува на поимите 'приквечер' или пак на 'ноќ' ~ *нăвичéрта нă–мắжу–му му–вéле: "Сáкăм д–ă–зăкó–лиш крáвăта. Ми сă–јáде ут–крáва мéсо". – "Кăк, мăри жéно?" – "Ми сă–јáде ут–крáва мéсо. Ќ–ă–зăкóлиш крáвăта!"* [ДК,120]. Има случаи во кои вечер се јавува со чл. морфема за м. род: ~ *навечерóт најгул'áмата сéстра сиднá узáт у–палхѝрот да брáни. Около полýнош а–фатѝ др'ắмка* [ВЛ(Ај),338]; ~ *и на óсим м'ắјинци гу рудѝ сабáлин и т'á си умр'ắ на вич'ерó и такá си устáнах јас ивдувéц* [MS,t,3]; ~ *сăбута нăвéчир цéла нóќ свáдба. Утридéн, нидéл'та, ќи тăргниа дă–ă–зéвăт нивéстăта* [ВЕв(И)307], односно за ср. род: ~ *и вá оти глáднạ бѝлạ си–исчѝлạ ут–тó–лéбут... си–апнáл и си лигнáл нạвăрс кривáтто. Навéчăртọ си–ѝдăт брáтјата–му уд–лóв дека бѝле, пýл'ăт кривáтут – мóме лигнáту* [БМ,198] – во илустративниот контекст, во примерот: ва си апнал и си лигнал, имаме потврда за тоа дека категоријата род во долновардарските говори не функционира и забележаните случаи од типот: тој рекла се имено резултат на односнава појава, т.е. не треба да се третираат како примери во кои се зачувал, односно се вокализирал крајниот ер, како што се имаат искажано некои слависти (за ова поопширно во граматичкиот дел).

**навѝва** (и: навијве) impf 1.'намотува преѓа (пр. на кросно или на вретено) кога ја спрема за ткаење' ~ *с'éднува бáбата на круснóту, з'éва инá прắнчка и фáш'та с'ạфт'é, с'ạфт'é ('прắву, прắву') да навѝва* [MS,t,7]; – прва женска работа врз која детето се подучува претставува бубаќ придејне. Тогаш на девојчето му се купува мало, ново вратено, а таткото ќе направи мала фурка на која се навија бубаќ за придејне [ТГ,361] – податокот се однесува на дамнешни времиња; – некоја мрзлива жена останала кај мажот дури тогаш кога свекрвата рекла: "*Та магарешка ќерка шту гу е навијала и ки гу ткаје. Ти за таа работа ним са коси*" [ТГ,362]; 2 'замотува појас околу крстот' ~ *нáвиј сјо–пóјсут* [ПК,2(79)]; 3. 'вртејќи ја стега пружината, пр. на часовник, за да може да го стави во движење механизмот' ~ *нáвиј гу–сáато*; 4. – (се) 'се намоткува (нешто)' ~ *змиата по стапут на офчарут се куртулисуве от огинут, и се навиве на шиата на офчарут и му веле: "Ти ме куртулиса от огинут, а сега ез ќи те изедум, зашчо сега такăф е сфетут – "чини арно, најди зло"* [ШК,(5),429].

**навијајне** n 'дејност со која на кросното се намотува преѓа' – верување: кога жената ќе заврши со навијајнето

(кога ќе ја намота преѓата на кросното) сите четири дупки на кросното ќе ги наполни со отпадоци од преѓата, "за да му се затворат ушите на ѓавулут" за да не ја слуша жената кога ќе ткае и да не ѝ прави акарет (= тешкотии, пречки во работата) [ТГ,363].

**нави́ка** pf в. нави́кува ~ *ути́ди на крајо́ ма́ндрата, нави́ка* [MS,t,18] – случај на отсуство на предлог со додатокот за место: ути́ди на крајо́ ма́ндрата, што се третира за влијание од балканската јазична алијанса; ~ *му пурӑнч'ува на ч'уба́ниту: "у́тр'а̣ саба́лин, кутри́ за до́ј да нави́ка на ко́зит'а̣, тут ед'е́нсӑнӑс на ку́ча̣нта́та н'е́ка гу изида́т!"* [MS,t,17]; ~ *пу–вре́ме до́шло ре́т ви́ќе за̣–да̣–у́мре. Устӑре́л ви́ќе. Си–и–на̣вика́л де́цта, му–ре́кӑл: "Си́нку, на ниве́стте, до́нсте–ми идин–бе́л трипе́зник да̣–гу–вӑрзӑм во ќу́пут!" Фати́ла та́ му–закӑра́ла един–бе́л трипе́зник, гу–вӑрза́л то́ ќу́пут* [БМ,196].

**на̣ви́кне** pf 'стекне навика на нешто' ~ *сӑ–на̣викна́х ус–н'а́а и се́га нӑ–мо́жум са́м* [ПК(Мор)].

**нави́кува** impf 'повикува некого, односно зборува со висок тон' [MS,s, 75]; ~ *ца́рува́та мо́ма му нави́кува на бахч'и́ванџ'и́јата: "бахч'и́ванџ'и́, бахч'и́ванџ'и́, ш'то́ му ци́каш' на д'ӑт'а̣ту!"* [MS,t,33]; ~ *па́к нави́кува то́ј:"е́ј, ја ни ви́д'а̣ мо́јта парли́ца, бе́?" то́ј па́к вили́: "ц–ц, ц–ц!"* [MS, t,43]. Сп. специфичност во линеаризацијата: негацијата ни (< не – со редукција) доаѓа зад кратката заменска форма: ја ни ви́д'а̣ мо́јта парли́ца?

**навинано** (< навинано место) n, adj 'изместена коска од зглобот, ушинат' – има луѓе што умеат навинатата коска да ја наместат на своето место во зглобот (со истегнување и вртење на коската). Навинатата рака или нога по местењето ќе ја обложат со лук варен во оцет; некои во оцетот ставаат и трици [ТГ,243].

**нави́ре** impf 1. 'става нешто во тесен простор (со притискање)'; 2. изр.: ми-нӑви́ре уф-о́чте (= ми прави забелешки, се лути) ~ *о́т не́ сум дунце́ла имо́т, ни́ви, се́ ми на̣ви́ре уф–о́чте* [ПК,2(176)].

**нависо́ку** adv 'кон место што е поугоре' ~ *а́ку по́ш' на–висо́ку, ут слӑнциту и́сӑ раступ'а́т крила́та, а́ку по́ш' на ни́ску мло́гу, ут мур'е́ту и́сӑ ...*

**на̣вла́жне'** pf 'кога нешто, пр. тутун ќе прими влага' ~ *ќи–гу–уста́јме но́шно вре́ме во́нка дӑ–на̣вла́жне, дӑ–се́тне ќ–о: ди́плиме (титу́нут)* [ПК (Мор)].

**навлева** impf 'се пробива и се сместува некаде напред' ~ *ниту Русија Плевен разбива, ниту Бугарија вав Пирот навлева,] туку се бијат младите момци,] младите – сѐ Македонци* [МП(М),19].

**навлезе** pf в. навлева ~ *сношни вечер поминаја, они беја ју тимнина,] ју тимнина без борина,] навлегоја ју селото,] ју селото, ју малата* [МП(В), 65]; ~ *мома стоје на бога се моле,] дај ми боже јазе што си сакам...] јас да одам во града Стамбола,] да си купам срце што ми сака,] да навлезам во тесна чаршија,] да си купам шарена јургана,] да си купам стара биќарина* [МП(В),242].

**навјаксува** impf 'постигнува, успева нешто' ~ *и отринта́, кога́ сӑмнало, попи́тал ха(н)жи́ата, ко́лку му пра́ви харчта́, а пак тој му ка́зова: "За и́ме Бо́гово пари́ не зи́мам". Та са поч'у́ди ца́рја и го испи́та как навјаксува, на ден по то́лко л'у́де замино́ват* [V,PM,254].

**навр'ан*** adj 'нешто ставено во тесен простор (со притискање)' ~ *тој отјува... Има такво, еј такова жéлезо имахме ние, токмáк го викахме; ај тăј жéлезо, на дăрво навр'ано* [ВД (Ка),335].

**наврати*** pf 'отиде некаде, намина за малку време, сврати' ~ *Јанче, бјало Јанче!] навратило Јанче,] Дима да ми тера,] не ми најде Јанче,] Дима кехајата,] ја мă си најде Јанче,] Димова дружина* [МП(Д),35]; и: наврти ~ *маракдисал* (< меракдисал ?) *Марко за борен'е,] нигде лика нема спроти него,] ни во инсанот, ниту во ајванот.] Јанал Марко којна пеливана,] ми кинисал по бели друмови,] ми наврти по вишни планини* [МП(В),27].

**навреви*** pf 'назборува' ~ *маличкото хи братле си играло по доро и суштило, тја зела да му наказува и го ударила јаче по рăкăтă с једно даро. Мајка хи как чјула, излела та ја проклела и рекла: "Дано, керко, да сă хич ни навревиш, и на животе си дете да не видиш!"* [V,PM,292].

**навреди (се)** pf 'се налути, се насекира' ~ *дружина вика, молби му праве:] ајде Стојане на црква ќ–одме.] Што ми се Стојан толку навреди,] и на дружина тихој говори:] Греови имам милна дружино,] Велигден ќи правам с мојата мајка* [МП(К),70].

**навре*** pf в. навире ~ *умовитојут киниса, отиде да копај гроб на гробите, пак лудојут зева една карлига да ја наврја приз мајчинот му нос, да татраштем ја занева на гробот* [V,PM,229]; ~ *оттамо отидоха по–надол, најде един камин от воденица, му вели на умовитнојут: "брате, ја го и прашленот от вратеното", фати камино, го наврја на гриндата си, гу зема на гăрбот* [V,PM, 229]; ~ *и нáшăл нă–пăту идну–стáп. Гу–зéл стáпу и гу–нáврăл нă–рăчкăта и гу–прифăрл'ăл прику–рáмо. И céга лéсно мóжăл д–óде пу–пăту зă–дóма* [ДК,152].

**наврăх** praep (просторно) 1. 'кога нешто е поставено на повисоко место – над' ~ *утúди тóј на–врăх главáта–ји, с'éдна и слýш'а* [MS,t,13]; ~ *ја виж'дат фóтуграфúјата тáм и т'ă вил'áт: "мúлата сфитá Бугурдúца ... ја сă курдúсали и на врăх клáјaнцу"* [MS,t,25]; ~ *една трапеза пăлна сос секакви слатки манци, и три кандила наврăх трапезата беха запалени, што свитјаха* [V,PM,84]; 2. 'кога нешто се наоѓа врз површината на некој предмет' ~ *сă тýрна ут пóртата уд гóр'ạ с'é мáламу на–врăх мумáта* [MS,t,63]; ~ *курдúсуват круснóту, закувáват два кóли, клáват и пу идúн кáмин' на крајó и на–врăх кáмин'éту удгóр'ạ гу клáват круснóту* [MS,t,7]; ~ *тој им вели: "сакам да ми извадити на горна бела земја". И карталите заедноš гу земаха наврăх крилата им и фатиха да л'атат с него тăкму три дена и три ноќа* [V,PM,222]; ~ *не мóжиши да тарпи пéзите, едúн дéн земá еднó вăжи ... да си обеси, фăрли вăжито на врăх дăрвóто* [V,PM,7]; ~ *и д'ăт'ạнту клáди на–врăх пуртукáлит'ạ мăра смóкфа за да си ни гл'éндат* [MS,t,86]; ~ *му дáва еднó јáгне сос млóгу разидéние и му вéли: "нá, брé еднó јáгне та úди си на дјáвола!" И тој нúкнува и му вéли: "тýри гу брáте, ти са мóл'а, нá врăх шиáта ми"* [V,PM,147]; 3. (временски) 'кога нешто се случува отпосле – по' ~ *гу стóр'ạх брáку, сă уж'éн'ạх, на–врăх дв'ăт'ạ гудúни ми дáди Гóспут' инá мумýш'ка* [MS, t,3]; 4. 'кога нешто е усмерено кон

*сакам сос един гроздак да најадиш фрет аскерјут!"* [V,PM,79]; ~ *му вели: "да идиш пак на лел'а ми, да ти даде от лозата нај–малкојут гроздак, што има три зăрна аф гроздако!". Пак тојнака отиде, зема от лел'а и това гроздак и гу најади фрет аскерут* [V,PM,79]; – (сă) ~ *да сă наид'е́ш' , да сă напи́ш', да в'е́ниш' кни́гата, на скумин'о́ ва́са но́ш' да с'ạдиш'* [MS,t,31]; ~ *за сă на́јада ху́бајạ, за му да́м и на о́лувéту да ида́т, за му да́м пл'ắва* [MS,t,65]; ~ *идéн сиромáх бéши, и́мито му Лáзар, тóа па сă вắртиши ду пóртата нéгова, éм и́маши рáни, и пичáлиши да си најáди ут рóнкити шо паѓáле уф трапéзата* [MV,K,274] – случај на нерегуларност во употребата на предлозите: замена на од со 'уф': рóнкити шо паѓáле уф трапéзата (м. 'од трапезата'); в. најáва (сă).

**нạизу́с** adv 'кога се кажува нешто научено на памет, без да се чита' ~ *нă–учили́штто, уф–мóо врéме нóго сă–у́чше нạизу́с, нạпáмит, пéснички, тạкви́ рабóти* [ПК(Гăр)].

**нạис** praep в. низ ~ *óн ин кạжáл: "Сја́, ди́ми тạквá–ј рạбóтта, тувạрéјте éдна кạми́ла пáри. Ќá–шéтте нạис сéлто, кóј сáке пáри, кóј кóлко сáке дạ–му–дáјте* [ПД(Н),170]; ~ *кă–сă–свăли́л нă–дóлнăтạ зéмна, удéл пу–нéкуа пăт нáис плăни́нтạ. Нăóјѓạ тáм ạнạ–бáбạ у–ạнạ–кули́пка* [ВВ (Кр),311]; ~ *тóгин нạ–нóга цéлу врéме, ни лéп нé ни–и́јше дạ–јáјме, па вăрс–тá дру́га вéјка, пу́лиш, пубилéла бу́ба, цăрве, пá дру́га вéјка, и тóлку ќи–са–нạпрáве сắте вéјки напăлнéти... и тá ви́ќе ки–сạ–испи́ка сắта најс–вéјкте и ќи–си–изви́е кужу́рци* [БМ,201].

**наистински*** adj 'вистински, што одговара' ~ *Зарзавилата и проминал на голем ихтибар, да фати сега да најди времја, да погини наистинску син и гукне го в пезодрома* [V,PM, 156]; ~ *аднош адин човек, шчо имал фного пријателе, за да се науче дали му се најистински пријателе, утишел на конакут и муречел на кадијата: "Колку пари ми сакаш, да ми дадеш адин сејменин оваа ден да шета сос менека?"* [ШК,(5), 431].

**наи́стина** adv 'она што има реална основа, што се случило' ~ *гу пи́та цáр'у: "сă науч'и́ клáјạнцу ш'ту кăрăф тич'é?" "наи́стина кăрăф тич'é, заш'тó–ј на кинóтитáта"* [MS,t,24]; ~ *ви́кат: "сắн кáзуваш' ти? ни наи́стина кáзувáхми"* [MS,t,12]; ~ *и ш'и́ч'ки инсáн р'éчи: "наи́стина, такá–ј: тóс–и пóхуваф занајач'и́ја!"* [MS,t,20]; ~ *когá види́ господáрот неговите тефтéри, са почу́ди и тогáс повéрува, наи́стина е би́ло, ча тој сиромáх што вéлиши: "ту́ка и́мам, áма ту́ка нéмам; дáкле у́м и́мам ама пари́ нéмам"* [V,PM,15]; ~ *му вели: "стáни, ... подигни онáја плóча, колáј богáт да си чи́ниш" ... и станá, прáве оти́де на плочата, га подигнá, и бéши наистина товá* [V,PM,30]; и: најстина ~ *најстина пăтникут шо има пуминато по тува и белки застанато, да гу распулја чуднјут извор* [МЕ(Р),69].

**нáј** pf (редуцирана форма од 'најде', в. таму) ~ *... ги накáра цáр'у, стóр'ạха иди́н будру́м "лави́ринту". За да фл'ắзи ч'ув'ắк, сăс кулáј фл'áваш'и, алá за да сл'ắзи, ни мóж'иш'и да нáј пăнт'* [MS,t,58].

**нај** part 'честичка за образување суперлатив' ~ *нај–мáлкојут, кату знáиши мáлку да пи́ши, оти́де на еди́н гол'áм базирѓáнин, са глави́ таксилдáрин, да му берé верисјáнта по*

*дале́чните местá* [V,PM,20]; ~ *трите ăф yогăн изгорих,] трите ăф уода јудавих,] трите ги жјуви зарових,] десетто ăф сандăк донесох – ма тој ми беши најмило* [МП(Д),93]; сп. уште: ~ *хем му вел'ат: "варај, јуначе, нá ти таја тр'ава и да поиш на нај–крајната удаја"* [V,PM, 220]. Во Кукушко забележивме примери со употреба на двете честички (заедно) за образување на поредбени степени: по и нај ~ *нáј–пó–гуле́м*. Истава појава ја констатирал и Саќов, според него "случаите со партикулата нај-по претставуваат четврти поредбен степен кај придавките: ~ *е́с сум нáј–пó–висóк ут сúчките*" [СК,331]. Се работи за образец позајмен од влашките говори; од истава регија, и пошироко, е и образувањето со скратената форма на (од 'нај') - за ова в. кај лексичката единица нáчорбаџијски; ~ *едно време еден богат човек имаши три керки; нај–малката беши нај–хубава и на–лична, и млогу била акăлијка: што работа да фашташи, на мигдан га искаруваши* [V,PM,70]; ~ *нај–малката мома беши нај–хубава и на–марифетлијка. Имала та и един гăлăб научен сос неа и, дека да гу пушташи, работа битисуваши* [V,PM,62-63]. Специфични и регионално ограничени се случаите во кои партикулата не е во контакт со придавката ~ *Нáј–уф–глáвăнто каавинé сéдăт гуспудáта нă–мá·сте, áј и óн сиднýве нă–дрýга мáса, сáм* [ПК,2(267)]; партикулата нај се среќава и во степенување на изрази со прилошко значење: ~ *на трéтиј пăт му докарáха еднó кúло парú ú еднá нúжа алтăни, нáј на врắ* (= највисоко, на крај) *на нúжата едúн голéм алтăн* [V,PM,118]; ~ *прăвúа ручóк, сиднáа, пуручáа, му–вúка: áј, ричé, вó пóрциито зéви–го дă–му–нóсиш нă–тó шо нáј мúј мúло, нáј мúј мúло. Гáздăта му–вúка, знáчи нă–жéнта–му дă–му нóси* [ВЕв(Кор)304]; односно во скратена форма на; сп. напосле ~ *сос един јумрук утепа един џелатин и му зема посатите, и сос ониа посати утепа повики от хил'ада душа и побегнал от толку аскер, от нетри го тераха напосле триста душа* [V,PM,66]; ~ *и онáја мéчка га фатú и га вăрзá, га тури самáр на гăрбо и га товарú дăрвáта, и га кладé мéчката напрéт трúјси и дéвет мýлинта; напóсле кинúса и мóј* [V,PM,107]; – за ова поопширно во граматичкиот дел.

**нај** praep (временски) 'зад, по' – укажува на момент потоа ~ *нај ти тија дни го дигнаха на Нула и дојде то, што отипа консулите* [МС(В),83].

**нaјáва (сă)** impf 'се најадува'; в. наид'é (сă)* (сп. *да сă наид'éш'*) [MS,s,72].

**нaјáв'а̣** (и: на нáјви) adv 'она што може да се види, што не е скришно' [MS,s, 72].

**нaјáда̣н** adj 'тој што консумирал повеќе храна и не чувствува потреба од јадење' [ПК(Гăр)].

**најадуа (сă)*** impf в. најáва (сă) ~ *сéтни му дујдé на ýмут, и ричé: Кóлку измикáри ут тáтко ми сă најадýат лéп, и–јáс ут глáдус ки ýмрам. Ки стáнам, ки си óдам на тáтко ми...* [MV,K,281].

**на̣јáжџа (сă)*** impf в. најáва (сă) ~ *и зéвăт сéа пулéка–пулéка дéк ќ–óăт нă–лóјзито. Одăт, сă–нăјáжџăт грóзде уд–лóјзиту. Сă–нăјáжџăт грóзде и óдăт нă–кăлúвăта нă–пăндáрут* [ВК(Тр),323].

**нáја̣лчáк** adj 'за човек со многу долни морални квалитети' ~ *ра̣чéл на̣–тú· пубрáтимто: "Тá· мóма вá· вéча̣р*

*да́-зе́-мум, ни́шчо не́ са́кум". Пубра́тимо му-удгувури́л: "Ти́ тăргóвăц, та́ се́лцка мо́ма, на́јạлча́к, нạ-гувạда́р е́ј, ка́к ќа́ зе́мнш?"* [ПД,151].

**најам** '... (?)' ~ *го изваѓа вунка на сухо и мо вели: "јазе бездисах от човечи најам: до сега не и мож'ал некој да ми даде каршилăк"* [V,PM. 162].

**на́ја́рну*** adj 'она што е најдобро, најквалитетно' ~ *е́, сидна́а, му-ви́кăт и тó му-ви́ка: а́јде, ричé, зе́вăј д-о́ш дă-ми-кýпиш ме́су ут-кăса́пница, а́ма на́ја́рнуту ме́со – думăќи́нут шọ-гọ-кýпи* [ВЕв (Кор),304].

**на́јати** 1. adv 'веднаш' ~ *на мắш'тиха́та и и вили́: "ми па́дна врит'е́нуту н'е́тр'ạ у буна́ру" т'а́ на́јати ја заби́ра: "скóру да пóш' да гу на́ш' "* [MS, t,61]... и: најéти ~ *р'е́ч'и еди́најут урта́к: "да ста́ними сфа́туфци!" на́јети стана́ха сфа́туфци* [MS,t,78]; 2. part 'ете така' ~ *на́јати иди́н д'е́н', ш'ту с'ạд'ăха ш'и́ч'кити кумш'и́јки óкул буна́р'у, принд'ăха сăс фý́ркит'ạ* [MS,t,61]; односно: најти ~ *му-ричéли: "Ни́м сă-кóси, пубра́тиме, ќа-фа́тăме та́ фушки́а и пăрча́ пу-пăрча́ ќа-нạпра́вăме. Најти́, ăдна́ вéчăр вắлците ă-фăти́ли лиси́цта* [ВД(П),287]; кај Саќов исто така: најти 'следствено; и така' [СК,31].

**најбашта** adj 'она што е прворангирано, најубаво' ~ *бележил јунак бележил,] најбашта дрво в гората,] билижил јунак билижил,] најбашто јагне в трлото,] билижил јунак билижил,] најбашта китка градина* [МП(К), 21]; во последниот стих е присутна посебноста – додаток за место без предлог: најбашта китка градина (м. 'во градина'); ~ *на моми вели: дајте тро вода,] да пијам козум да врвам.] – За теб имаме рујното вино,] да пијеш козум да врвиш.] – Дајте девојки стара бре баба,] да зевам, моми, да врвам.] – За теб имаме најбашта мома,] да земиш лудо, да врвиш* [МПВ),179].

**најбирикитлија*** adj 'што раѓа многу, со најголеми можности' ~ *некуј ут Мегленијата рекички – една уд најбирикитлијте земји ув сăта поле, ув Македонија и белки и ув Европа* [МЕ(Р),78].

**на́јбли́знију** adj 'тој со кого имаме срдечни врски и непосредни односи' ~ *на на́јбли́знију аратли́к му ни ка́за, кутра́ ипархи́ја за му а дад'е́* [MS,t,60).

**највеки** adv 'најмногу' ~ *тогај земуват един лингер ририф, и пак ракиа, хем вино. Хождат на дивојкините кашта нај-веки пет душа, сплăзноват рăнка, вел'ајке: "добрја ви најдохми! – добрја на дојдахти!"* [V,PM.246]; ~ *"... ету толко деца имам и јаз, сакат шамии, лелите и сестрите сакат кошули и прочее". Тогај на таткото веки му дават нај-веки единајси гроша от хил'адата* [V,PM.246].

**на́јве́рен** adj 'кон кого имаме најголема доверба' ~ *кó́га дујдéа дă-убрăзý́вăт чéти, се свăли́ја нă-се́ло Круша́ре. Се свăли́ја та́м нă-на́јве́рен друга́р, Тóде Чифте́ивут* [ВЕв,298].

**на́јвисóк** adj 'opp. на низок, повисок од другите' ~ *зăт ти́а ритчи́јна-ј Крý́ша-Бạлка́н. Она сă-ви́кше, гулéмјо и́ вăрх Стăрвица. На́јвисóк вăрх нă-Крý́ша, Стăрвица óн сă-ви́кше* [ПК,2(247)].

**највише** adv 'најмногу' ~ *много планини сам шетал,] Пирин Планина највише,] много сам мајки расплакал,] Јована мајка највише,] татко му му го натерав,] сина на ражајн да пече* [МП(М),55]; ~ *до три ми пушки пукнаја,] до три јунака паднаја,] до три ми мајки плакаја,] Стојанова*

*мајка највише,] стани Стојане, стани ми* [МП(В),156] – интересен е фактот дека односниов прилог е регистриран во различни регии и од различни извори, тешко може да се прими претпоставката дека се работи за позајмица.

**најгрозно** adv 'многу тажно, најсилно' ~ *еј, моми пејат, еј, кавал свири,] нит моми пејат, нит кавал свири,] туко ми плачат девет ми мајко,] девет ми мајко, девет нивести,] а једна од нив најгрозно плаче* [МП (М),22].

**нájгул'áм*** adj 1.'тој што е поголем, повозрасен од сите други' ~ *нај–гол'áмојут, на еднó село си фáти гувидáр, да пасé сéлските гувéди, и останáл тáму* [V,PM,20] – случај со проширена употреба на множинската наставка -и со именки од ср. род: сéлските гувéди (наложувањето на една наставка за множина кај именките од трите рода го третираме за влијание – за ова в. во граматичкиот дел); ~ *Јанкуловите пет снахи,] ошли са просо да женат,] најгол'амата говори: – Да легним малко да поспим* [МНП(Д),100] – и во двата контекста придавката најголем се јавува со значење 'возрасен'; обратно во примерите што следуваат значи: 'најкрупен, со големи размери' ~ *и нáјгул'áмата лáм'а му р'éч'и : "да сă бóрими!"* [MS,t,74]; ~ *нáјгул'áмата лáм'а му р'éч'и на хи́тра Пéтри : "јáла, хи́тра Пéтри, да си ви́дими кувéт!"* [MS,t,75]; 2. 'со најголеми предимства' ~ *и да искáжи такá на л'ýдити, нáјдóлнин ки си кáжи на небéсинта царшти́на; па кóј тó шо ки чи́ни, и ки прикáжи, вóа нáјгулéм ки си кáжи на небéсинта царшти́на* [MV,K,299].

**најде*** pf (в. наиде) I 1. 'открие нешто' (пр. скриено, односно загубено) ~ *така ка ки ги земам, ки ги скријам и нема да ги најде целапчијата* [MC(B),86]; ~ *и такá останáла прéказ, да га приказýват на сиромáси човéци и, аку нáјдат нéшту, да знáјат кáк да гу пáстрјат* [V,PM,19]; ~ *тóјнака послушá на пи́лету и станá, пpáве оти́де на плóчата, га подигнá и...: си најдéха пот плóчата алтăни еди́н голéм казáн* [V,PM,30]; ~ *не му бéши за схéдио дéрдо и боли́ката, áми излезé дóл, здигнá пот скáлата што бéши мермéрот, најдé кл'ýчовиту, отворú магази́ата, влезé нéтри* [V,PM,14]; во Еницевардарско: најда ~ *ут сăта тугашна лăскотија сеа можа чувек тука да најда сăл неколко трага* [ME(P),69]; ~ *ој Варвáро, цан Варвáро [ шо си утидé тýва дóлу[ ... тáм гу најдé лéвин Ѓóрѓје* [ME(P),97]; ~ *адно гăрне пáри нăјдéли (зạ–тéп лăжа, зă–мéн и́стина)* [ПК,2(164)]; 2. 'забележи нешто' ~ *и ути́ди при гн'áздуту, нáјди три пилч'ýнка и ха фáти т'ăх* [MS,t,75]; ~ *ути́ј на гурáта за дрăвá, нáјди иднá смóкфа* [MS,t,50]; ~ *пáк нáјди инá јáблăкă сăс јáблăки тувáрина* [MS,t,62]; ~ *изл'áзи нóз д'éн' мéч'ката да пасé и гу нáјди мáлкуту там д'é плáч'иш'и* [MS,t,16]; ~ *најде един дивик, отвори устата му, та сички фăрл'аха на устата му ѓубрище, пак си не наситеши* [V,PM,102]; 3. 'сретне, виде некого' ~ *ути́ди на инó м'áсту, на ина гóра н'éтрạ и там нáјди иди́н стáр д'ăду* [MS,t,14]; ~ *ути́ди ... нáјди пóпут и гу пăта : "и́мати пуиди́н хи́тра Пéтри?"* [MS,t,75]; ~ *тогáс дјáволут му вéли: "и́ди си; по–нáтáтак ке да нáјдиш дрýг кату мéни, негу да гу питаш!"* [V,PM,147]; ~ *му ричé на измиќáрут му: Испадни скóро пу дрýмишти и*

*уф пазáрут уф грáт, и шо ки нáјдиш сиромáси, крúви, слéпи, лóши, áрни, зáнси а вáка* [MV,K,279]; ~ *пак му вели: "ами и една стара мечка стретох. Она пита, когу да јади?" Слăнцету му вели: "мечката когу да најди, негу да јади!"* [V,PM,99]; ~ *двамúната кинúсаха от тáму, ходúха на млóгу селá и грáдови. Такá и срéднојут брáт најдé едúн чорбаџúа, са главú да му óри на нúвите* [V,PM,20]; 4. 'пронајде' ~ *му вилú: "на бăнч'фата у ќуш'éто ш'ý–ји, фл'áс н'éтр'ạ, да т'ạ ни нáјди!"* [MS,t,68]; ~ *гу пита: "óх мăжу, добро дóјди от Стáмбол! Ам што прáви дивирјут ми, гу нáјде?"* [V,PM,19]; ~ *такá и нéин мăш пак кáту сáкаши да га зéми, отúде на кадúата, му велú: "кадú ефéнди, јáзе сакам пáк да га зéмам женáта ми, туку да нáјдеш едúн холáј... и дáј му кóлку грóша сáка! "* [V,PM,11]; ~ *му кажува: "аман, мило слăнце, млогу ти са мол'а да ми кажиш, какво ми е кăсметјут!"* Тогас *слăнцету му вели: "твојте кăсмети са три: едноту, как ки гу најдиш, да не гу оставиш; второто как ки гу најдиш, јако да си дăржиш; на третоту...* [V,PM,99]; 5. 'затекне' ~ *најдé тáмо четирúјси кубúли; една бéла, дрýга червéна, дрýга жăлта, дрýга цăрна – сéкоја сос дрýга бојá бéха* [V,PM. 123]; — спроти празникот *селска слава*, тогаш се држи и *селски панаѓур*, во сите куќи се спремаат, дури се подготвува и вечера, бидејќи *што знаиш може некуј уштеваја вечар да дојде, па да на најде биз вичера!* (се случува гости да дојдат и спроти празникот) [ТГ,219]; ~ *пак тиа му вел'ат: "братку, и аку идиш бари да ти кажими: аку га најдиш да спиџ, гледај да га закачиш за косата ú, та да нема сила да са врати"* [V,PM,52]; ~ *кату чу такá кадúата, пратú едúн човéк нéгов да ги зéми џифарџúите, да ги сăди пóфтор. Отúде човéкот, ама кóгу ке да нáјди?* [V,PM,9]; ~ *си укачú гóри, најдé неизметéну, неизчúстину. Она фатú, помéти, изчúсти; најдé сăдови неумúени от млóгу днú, тјáнака ги измý* [V,PM,132]; ~ *пападјата са почуди млого и земала от онаја трјавчина мăра; стана и попот, кинисаха та отидоха. И га отидоха, детенто гу најдоха две коматја* [V,PM,216]; 6. 'погоди' ~ *пучнáла млạдúнта да–вăрве и дạ–вúка: кóј уд–јáгне, кóј уд–гýде, кóј уд–јáре, кóј уд–не знáм шó, димéк рáзни тăквúја. Нé мужáле дạ–нáјăт ут–шó–е, ут–шó нé–е. Нạпуслéдну вăрве идéн и му–вéле: "Вá–ј уд–вóшка"* [БМ,194]; 7. 'ангажира' ~ *кату свăршú сúчкта му рáбота, отúде при морéту да нáјди нéкој гимицúн за да излези пак на госпо-дáро му* [V,PM,24]; ~ *отúде покрáј морéту, најдé едúн гимициа, гу пазари за да гу закáра на една касабá кату на Шам* [V,PM,8]; 8. 'дочека' ~ *тој тáму и чýвал бéлким десет дéна и пóвики, дури да нáјди врéме да си укáци на цáр'ут* [V,PM,31]; 9. 'добие' ~ *прăмнајут, ш'у гу пăта, му р'éч'и: "с'éт' тýкă и за нáјдиш' рáбута"* [MS,t,81]; ~ *си вил'áт: "да пóјми на гурбéт, бéлки нáјдими рáбута за да рáбутими!"* [MS,t,47]; ~ *фáти да пăта ут дугáн' на дугáн', ни нáјди рáбута нóз д'éн'* [MS,t,84]; 10. 'даде' ~ *ти да му јотвориш, мори Недо, ти да му јотвориш,] ти да му јотвориш вичера ќи сака.] Вичера ќи му најдам, мори дотко, вичера ќи му најдам,] вичера ќи му најдам, мојто бело лице* [МП(М),120]; II, 1. – (сă) 'се згоди' ~ *там, дека плачаши,*

*ету стариот пак си најде отпрет негу и му вели: "што плачиш, синку, али сос кеситу и сос кепиту не можа да чиниш?"* [V,PM,35]; ~ *се пита, ка сă нăјдеа три дела ув во село?* [ME(P),85]; ~ *и тáтку–му миракли́ја сă нáјди, му напýлн'ува иди́н дисáјќ ли́ри, му дáва на д'ăт'ату, му вили́: "пóт', ш'éтај сă!"* [MS,t,20]; ~ *и тáтку–ји разбуд'éн сă нáјди и ја ч'ý нáрич'ни́цата* [MS,t,14]; ~ *н'éма ни́ш'ту! ш'ó сă нáјди за ид'éми* [MS,t,81]; 2. 'пристигне некаде, стане присутен' ~ *дојдоха двајсит и осом дена, хизмиќарот му вели на дјатинту: "ајди, да си појми, ча дојдоха тријси дни, и сака да си најдими на татковата ти кăшта, какту как на и поранчал татко ти"* [V,PM,238]; ~ *сă–рăспилијáме кóј нă–дéка, тă сă–најдéме ни́а уф–Стрýмица чáк* [ПК,2(197)]; 3. 'се затекне' ~ *напкун как чу селото, тăрчаха на помушт кое с дăрво, кое как са најде* [MC (B),74]; ~ *ка си отидох тамо, ка запалех оген, кога фатиха дваица ела, троица ела, как си најдеха* [MC(B),75]; ~ *влезé нéтри, си најдé си́чките дéлви пăлни алтăни, кату кáк му ги казá напрéт богáтиот* [V, PM,18]; 4. 'се сретна (со некого)' ~ *óна устăнáла, си–прăбрáла пáрте, сјáа и́ма фáбрика зă–пăпýци уф–Ати́на... Нă–Михáјл Вóдин живéет, áрни–сă. Дă–сјáа чéкăт дă–сă–нáјме, дă–сă–ви́дме* [ПК,2(309)]; ~ *видех три овци чужди; му вел'ам на овчарите: "с кој сă најдехте вија днеска?" Они ми вел'ат: "Не сă најдехме ни с никој"* [MC(B),80-81]; ~ *тáтко нă–кăчи́ и тáм нă–јстрисéа кăдă–Пурóј, кăдă Сéр. Знáм ли? Нă–Дýпница стигнáме ус–мăгáре. Имаме адно мăгáре и áјн кóјн и вóл, биме ус–ти́а три́ дуби́ци. Си́чките, кóј нă–дéка знáа, нă–мужéме дă–сă–нáјме* [ПК, 2(278)]; 5. 'задоволи извесни потреби, помогне' ~ *мăнýва, ă–удира тá зми́јта, ă–сéче и ă–буунýва. Пили́шчăта и–уткинýва. Тá мáјка–му нă–ти́а пили́шча тáм би́ла, кă–видéла, óде и му вéле нă–вó: "Шó сáкăш дă–тă–пудáрăм шо–ми–сă–нáјде, ми–уткинá чéăта!"* [ВБ(Кр),312]; 6 'има (добие) нешто, пристно е' ~ *д'ăдуту рéч'и: "Н'éма ни́ш'ту! Ш'ó сă–нáјди за–ид'éми!"* [ВБ(Ви),341]; III изр.: (што) ти најди! (= каква несреќа ти се случи) ~ *и́ велиши: "мале, човек ми притиска това вечер!" Пак мáјка и́: "ух керку, што ти најди това вечер таму?"* [V, PM,34]; ~ *и–фăти́ле вóлците дạ–ви́кăт: "Сáмо мéсо дóма дóшло, сáмо мéсо дóма дóшло!" Пá ти́а (магáрето, кóчóт и дрýѕите) фăти́ле дạ–ви́кăт: "Шо–и́ма нáдвур, тó ќе–вă–нáјде"* [BM(Ca),315]; ~ *Никола сино, Никола,] миличăк мајчин главеник!] от де са најде Никола,] болестă цăрна Никола,] та си та тебја тја крати!* [ ... ]; мојто да тă најде (или: мојто до-видиш) (= да ти се случи несреќа како мојата – клетва) [ПК,2(176)]; ки си нáјди тéшка (= ќе остане бремена) ~ *вóа сăто си чини́, да сă стóкми шо рéкал профи́тинут ут Гóспот, шо вéли: Ету Дјéву мóма ки сă нáјди тéшка, да ки сă рóди дéти, и ки му кáжат и́мито му Е...* [MV,K,305]; си-најдé рáат (= живее без проблеми, ужива); да најде колај (= ќе се обиде да најде решение за некој проблем) ~ *о–пи́тат тáм шó дạ–нạпрáват: "Кáк кулáј дạ нáјме, дạ ни кáјш?"* [ПД(Н),170]; ~ *утрината нивјастата пак на мајка и́ вели: "мале, мила мајко јазе се утрувам, тос ч'увек за мăнж го ништа!" Пак мајка и́ му рече на царја, да најди колај да го расипат зентјут* [V,PM,

186]; што грешка да најди (= да измисли нешто, да обвини некого) ~ *и така, дур да ја занесе крăпачино на крал'а, крал се чудиши, што грешка да најди на крăпачино, да го убиј, да му ја земи жената му* [V,PM, 242]; ~ *сиромах крапачин и отишил на крал'а и турил ги, јајцата си разбиха хватили да бегат: нé могли да и броат всичките крал'уви л'уди. И така крал'у не и можјал грешка да мо најде на крапачино* [V,PM,244]; мă-нăјдé нă-ами́но (= дојде, се сретнавме кога бев расположен) [ПК,2(179)]; исто така: нă áрно мă најдé (= ме затекна во добра расположба) [ПК,2(183)]; сă-нăјдé нă-тéсно (= кога некој има голема потреба, мака) ~ *óн ќи–нă пубăрке кá–ќ сă–нáјде нă–тéсно. Сă–нăјдé–ли нă–тéсно, јá–тјо: тăрче уф–нáска* [ПК,2(197)]; со слично значење: на злó ка ки сă нáјде (= кога ќе западне во тешка ситуација) ~ *ти́и па шо паднá уф–кáминут, ка ки слýшат, су рáдус а слýшат прикáзната; и ти́а нéмат тéмел, на саáтут верýват, и на злó ка ки сă нáјди устáват* [MV,K,274]; уф-чýдо сă најдé (= беше многу изненаден, зачуден) [ПК,2 (208)]; кóл бăркáл двá најдéл (= кога човек се однесува невнимателно кон некоја опасност) [ПГ(Ст)]; со блиско (идентично) значење: аднó тирá, двé најдé (= кога некој се однесува дрско, односно пребарува и така ги предизвикува другите; изразот се употребува кога таквото настојување нема да му успее) [ПК,2(151)]; во Ник: еди́н бăркáјќи двá нăјдéл [ПД(136)]; нáјди му крáјут (áк мóјш) (= да се изнајде решение кога нешто е комплицирано, замрсено) [ПК(Грам)]; – ако им се случила некаква несреќа, на ручек кога пијат ракија, му се молат на Бога со зборовите: "*И на воја работа Господ да најде некуј крај! Господ да даде на арно да биде!*" [ТГ,305]; да најди врјаме (= да се создадат погодни услови) ~ *и тој му каза: "тука сос меника имам ду петнајси кесента* (пари), *а на дома ми имам млогу." И така двата кинисаа на пăтјут, ама Дели Димо сé гледаши да најди време за да гу суједиса* (= чекаше погоден момент за да го убие) [V,PM,66]; ~ *другáрите вел'áа: "ету тýка и́ма зáјци. Да и́дими!" Ама óн, нáпроти́во, и́диши тáмо дéка нéма зáјци, заштó сáкаши да нáјди врјáме да побéгни* [V,PM, 111]; ~ *он кату влезé хапус, цифаир-ции́ата сос другáро му најдóха врéме и побегнáха от тáмо, отидóха на дрýги мéста, на дрýги касаби́* [V,PM, 9]; си-најдéл цăрква дéк дă-сă-прăкрăстиш (= се кажува кога некој побарал помош од несоодветно место, и се разбира дека не ја добил) [ПК,2(194)]; и тој ке да гу најди (= ќе го добие "заслуженото") ~ *му вели: "дека ти е гунцету, што ки ми донесиш динеска?" Тогас тојнака му вели: "ах царју, сношти кату заспах, дојде един скакал приз ношта та гу изјади." Тогас царјут му вели: "немој бериш гајле! И тој ке да гу најди од друг"* [V,PM,105]; ~ *дојде доанот, гу грабна врапчинчету и побегна. Пак тој отиде на цар'ут, му вели: "цар'у, и тојнака гу најде от доано"* [V,PM,209]; лек најдоја (= се излекуваа) ~ *ми го вали три дни ем три ноќи,] мори, тамам огајн мауце се развали,] ми зароси сиуна ситна роса.] Мори, ми ја фрли нејнта миуна сестра,] там испадна вода ликувита,] мори, кој утиде сите лек најдоја* [МП(М),99]; ако има (болниот) век, и без негу ки са најде лек (= луѓето веруваат дека судбината и здравјето се предодредени од Бога и тоа што е запишано на трекáта вечер ќе се случи) [ТГ,228]; да си најдат за ногу гудини

(= да бидат на услуга многу време) ~ *ки и расйпам амбáрут, да ки а прáвам пóгулéм; да тáму ки и прибéрам сăта рáна и добри́нити; да ки а рéчам на дýша ми: дýшо, и́маш нóгу добри́ни, шо да си нáјдат за нóгу гуди́ни* [MV,K,277]; му нáјди кăбăáт (= го обвини за нешто) ~ *тóгăј, уф-тó врéме и прудăвáли* (децата) *нéкуј сирумáси шó-сă. Бугáтити л'ýди и-купýвăт, áма ка-ќи-гу-кýпи шо-сáка тó гу-прáви, áма пáк дă-му-нáјди кăбăáт* [ВЕв(Кор),303]; добрја (добрé) ти најдох (= поздрав со добри желби) ~ *тогáс тóјнака му отговори́ на брáта му: "добрé ти најдох, брáте! Јазе оти́дох, шетáх мóри и сýха зéмја; млóгу Гóспот ми помóгна "* [V,PM,16]; и: дубре-дујде — кога некогаш се *служело служба*, кога ќе дошол гостин сите од семејството го дочекувале и домаќинот ќе го поканил да седне, ако е постар од него, на десната страна од огништето, а ако е помлад на левата. Тогаш сите домашни повторно се ракуваат и му се обраќаат на гостот: *"Дубре-дујде;"* – а тој им одговара *"Дубре-најдех!"*. Овој обичај во почетокот на 20. век веќе бил исчезнат во Гевгелија (според Тановиќ, како резултат на пропагандите – станува збор за "служење служба") [ТГ,210]; ~ *оттамо кинисал тој, отиде на мајка му. И мајка му, как го виде, си зарадувала: "добрја дојди, сину!" – "Добрја ти најдох, мале!"* [V,PM,176]; ~ *му вели: "добрја дојди, тате! Што чини мајка ми?" – И тој: "добрја ти најдох, керко!"* [V,PM,214]; пожелување што се слуша на денот на свадбата: кога некој се жени се споменува Бог со молба односнава радост да ја дочекаат сите: *Госпуд да дадеваја чаша сите да и најде! Куту нас ка на милува Госпут, и ни даде душа што ни сака, вредин е он, и ки даде на сите братја.* Гостите одговараат: *Ка е арно така Госпуд нека даде!* [ТГ,306]; уд-гóспо дă-нáјде (= клетва) ~ *гóспут до-кáзне шó ми нăпрăви́ тăквó гулéмо злó, нé áска* [ПК,2(203)]; во Кајларско е запишано: уд-гóспуд дă-гу-нáш [ДК,106]; исто: ут Бога данајде ~ *фати да благослави и да вели така: "да е жиф татко ми попо и мајка ми попадика, да пукни пехер ми царју и пехера ми царица! От Бога да најдат, што ни разделиха от пăрво ми л'уби, та тјанака да гори за меника и јазе за неја!"* [V,PM,91]; ~ *кату гу сечиши дăрвото, кăлниши Адама и Еву, велиши: "така от Бога да најдат Адам и Ева, што не послушаха Бог, што им порăча"* [V,PM,64]; кóј дéка нăјдéл (= било каде, неопределено, непознато) ~ *и вујнáта кá дујдéла му-рéкла: "Дéк ќ-óјте?" Тóо нарóт óде прăд-ни́х, кóј дéка нăјдéл. Ее, кóлк и́ма пу-пăто зăкóпино. Ќ-ýмре, ќ-о-зăкóпăт, ќ-ýмре. ќ-о-зăкóпăт. Устăвáли пу-пăто и дéчка* [ПК,2(309)]; ~ *си́чките кóј нă-дéка знáа, нă-мужéме дă-сă-нáјме... И сéга, лéп нéма. Ќ-óот у-Дýпница óни до-пурдáвăт... Кăкво бигáне? Кóј дéк сă-нáјде* [ПК, 2(151)].

**Најдéн Таши́** top. 'име на место забележано во Г. Броди (Драмско)'; изведено од л. име Најден и тур. taş 'камен'; синтагмата е по турски образец: во придавска, атрибутска функција среќаваме именка (Најден м. 'Најденов') [ЈИ,МИ...,163].

**најденик** m в. нáјдин син (pl. најденици) [ТГ,131].

**нáјдин син** m, adj 'син што во новиот брак е затекнат, останат од првиот (брак)' ~ *си́н ут-тáткуто шó му-умрéла жéнта; дујдéла нóва*

*мáјка, сúно–ј нáјдин* [ПК,2(78)]; ако е женско: нáјдина [ПК,2(243)]; ако пак мајката довела син во новиот брак тој е дọкáрạн, а ќерката е дọкáрạна [ЛК,94].

**нáјдóлна** adj (m, f), нáјдóлно (n) 'со најниска вредност, со најлош квалитет' [MS,s,72]; ~ *тóа човéк што си уставú кýки... зáрди мóјто úми, стó кáта ки си зéми дáр... и нóго éмин шо са напрéжнии ки бúдат нáјдóлни, а нáјдóлни ки бúдат нáјнапрéжни* [MV,K,263]; ~ *и рéкạл Марúа: Голéмо и сăрцито ми на Гóспот, и радувáла дýша ми кри Бóга мóјо уткинáч, óти приглиднá на нáјдóлна измикáрка нéгува* [MV,K, 301] – во контекстот среќаваме сериозна потврда за тоа дека не може да се прими објаснувањето на Ј. Иванов (подоцна прифатено и од други научници), објавено во парискoто славистичко списание "Ревија за славистички студии" во кое се потенцира "фрапантниот податок" дека во македонските говори во Солунско има случаи со зачуван краен ер ъ: *силнъ аскер, ендръ грат, скъмпјъ тјутјунъ* и др. , имено обратниот случај (што го наведуваме): Мариа рекăл ја потврдува нашата теза дека и едниот и другиот случај се резултат на нерегуларната употреба на категоријата род, појава многу раширена во долновардарските говори – за односново тврдење најдовме повеќе примери и тие се наведени на соодветните места (за ова в. и во граматичкиот дел); се среќава и формата за м. род, со проширен суфикс: најдолнин ~ *кóј ут вúи пувéлити вúки ки расúпи нéкуа пóмалéчката, и да искáжи такá на л'ýдити, нáјдóлнин ки сă кáжи на небéсинта цáрштина* [MV,K,299].

**најдува** impf в. најде ~ *си–живăјáле едúн пóп и еднá пупăдúа. Пу–нéкулку гудúни уф–нúјнит брáк пучнáла неслóạктạ. Пупăдúата чéсто пăта сă–нăјдувáлạ ус–ẹдúн нúјн кумшúа* [ВГ(Б),275]; ~ *от педесе до седемдесе години живува кучешко живот – цел ден се кара со домашните си; за малце нешчо најдува маана да пцуе, да се кара и да вика* [ШК,5(В),400].

**нáјзв'áр** m, adj 'човек со ѕверски особини' ~ *лóвцúạта вúкạ: "Нáјзв'áр ẹ–чọв'áкọ. Змúạтạ, вúкạ, змúјạ, прџјáтạл, милýвạ дạ–сẹ–вăрни дăлго, ạ чọв'áкọ, му–си–нạправúл áрнọ, ạ–óн нéпрџјáтẹл тú–ẹ"* [ЛК,129] – во контекстот имаме интересен случај на степенување на именка нáјзв'áр.

**најзингин*** adj 'тој што има големо богатство, најбогат' ~ *најзингијнут од них има 5 кукји* [МЕ(Р),86].

**нáјѕăдăн** adj 'тој што е последен во нешто' ~ *ним лăжи нáјѕăдăн ти дујдé* [ПК(Гăр)].

**Најкин*** 'прекар запишан во Кукушко' ~ *пусто јостале куќи високи,] кога си немам јод Бога дарба,] јод Бога дарба, јод срце рожба.] Тогај продума Најкинјот Павло:] Јас ќе ти купам од злато дете* [МП(К),76-77].

**најкраин*** adj 'сосема на крај, последен' ~ *вели на момите: "варај моми, млого ви са мол'а, да ми кажите, ламјата дека седи, та нека ме изјади". Тогас момите ... му вел'ат: "варај, јуначе, на ти таја трјава и да поиш на нај–крајната удаја"* [V,PM,220].

**нáјкуркáк** adj 'тој што е многу плашлив, повеќе од другите, најстрашлив' ~ *тугáс пóпут р'éч'и : "кóгу за ва уклавé ? хúтра Пéтри!? тóси нáјкуркáкут ч'ув'ăк ут с'éлуту"* [MS,t,75].

**нáјкýче*** n – овде во функција на степенуван adj, fig. 'многу лош, бездушен човек' ~ *и, нúе, нéмше шó,*

*ќи–дóјмă. Он нáприт, уфицéрчиту, јáс пу–нéгу, другáрин ми пу–мéн, уд–лéва и уд–дéсна срáна и пу–нáс су–шмáјзери дрýѕи – иднó дисетáр, иднó вóдник. Нáјкучúјна бéа тúе, а вóјскăта нé бéше...*

**нáјмáлак*** adj 'најмал' ~ *и имáл дéват сúна, а–на–нáјмáлкиа, сéкое нáјмáло é–пóсáкано, ... сè му–купóва, нóви обýфки, нóво твá, онóва* [ЛК,110]; интересна е формата нáјмáлкајут, забележана од Малецки ~ *с'éтн'а нáјмáлкајут брáт ... нáва иднá мóма* [MS,t,80] – комбинација од придавска основа од ж. род + членска морфема од машки; дека не се работи за превид ни потврдуваат повеќе примери во кои е нарушена категоријата род: тој рекла, мојто татко и сл. – за ова поопширно во граматичкиот дел.

**најмил*** adj 'тој што е многу сакан' ~ *Милке ле Милке, најмило цвете,] јас ки ти писам тенката снага.] – Писаш, не писаш абре јабанџи,] мама не дава за арамија* [МП(В),121].

**нáјмрăва** adv 'најмалку' ~ *идúн вр'éтин' т'ут'ýн' за да с'ăш' úш'ти нáјмрăва ш'éс дýш'и* [MS,t,5].

**најмăлечук*** **adj** 'тој што е помал од другите, односно со најмал размер' ~ *сеа нă опăку ув по–мăлечките и тăка дă сă рече ув најмăлечките чифличијнă најарну му–ј нă силјајнту* [МЕ(Р),85]; в. нáјмáлак*.

**најнаѕат** adv в. нáјнăсáди (= најнапкум) ~ *најнапреде врвеше,] тој Услевин војвода,] најнаѕат се влечеше,] тој ми стари Апостол,] најнаѕат се влечеше,] мајките ги плачеше* [МП(К),126]; и: најнаназад — кога наутро ќе станат се крстат и се молат: *Госпуди Боже и Свита Труjцо, никој* (м. 'некуј') *касмет да пувелиш, да ни уделиш, дечка да си ранум, виргија да си плашќум, уф селу да не са срамувум, душмајне да не стретум ни уф пăт, ни дома... здраве и касмет на сите братја да дајте, и најнаназад и нас* [ТГ,306].

**најнапкум** adv 'кога нешто се случува сосема на крај, најпосле' ~ *и најнапкум Вардарут кăд тече ув мојрјто па бил ногу раширен* [МЕ(Р),77]; ~ *нај–напкум гу прастрител Април, му рекăл: "Поможи Бог, ќаја!" – "Дај Бо добро!Ут кăде ма знаиш, оти сум ќаја?"* [V,PM,293]; и: најнапокун ~ *најнапокун, вратата некако се отфорила и вăлкот излегол. Дружината, ка го нашли, го питували как поминал...*

**нáјнапрéжин*** adj 'тој што има многу предимства (материјални и др,) '~ *тóа човéк што си уставú кýки... зáрди мóјто úми, стó кáта ки си зéми дáр... и нóго éмин шо са напрéжнии ки бúдат нáјдóлни, а нáјдóлни ки бúдат нáјнапрéжни* [MV,K,263].

**најнапрен** adv в. најнапрет ~ *ја најнапред јодише,] ја најнапрен врвеше,] тој Јованче војвода,] ја по него врвеше, тој Апостол постари* [МП(В),136].

**најнапрет** adv 1.'кога нешто се случува прво, порано' (временски) ~ *на онова грат не имало цар; вунка стујали гражданите, вел'аха: "кој јабанџиа ки влези на портата нај–напрет, негу за цар гу имами"* [V,PM,236]; ~ *Мехмед чул'убија,] селски хазаџија,] сăбрал ми је Мехмед,] премного хăргате,] најнапред засежа,] Никола постаџи,] до него зажена,] Елена главена* [МП(Д),33]; ~ *ч'асот на един вечер си собират јунациту, зеват акалесарницата. Нај–напрет хождат на кумот да го акалесат* [V,PM,247]; 2. (просторно) 'кога не што се наоѓа напред, пред другите'

*~ нај–напрет имам един арапин; да гу извад'а да си борити и, л'у аку можиш да гу набориш, да ти га дам момата* [V,PM,45]; *~ ми́наа зӑми́наа двáјст и пéтмина,] двáјст и пéтмина, вéрна дружи́на.] нáјнӑпрéт вӑрви Трáјко Морáрцки,] по–нéго óди Тýше Богдáнски* [ПК,2(273)]; и: најнапреде *~ најнапреде врвеше,] тој Услевин војвода,] најнаѕат се влечеше,] тој ми стари Апостол,] најнаѕат се влечеше,] мајките ги плачеше.*

**најнапреш** adv 'порано од другите' *~ триста са пушки пукнаха,] триста јунака паднаха,] триста са мајки писнали,] најнапреш писна Стојанӑва* [МП(Д),105].

**нáјнас'éтнина** adv 'најпосле', в. најнапкум *~ нáјнас'éтнина ви́д'á идно́ гн'áзду ... и ути́ди при гн'áздуту* [MS,t,75]; и: нас'éтнина *~ мӑ́нџ'ó вили́: "да гу дад'éми!", ж'инáта ји сӑ ни дáва; на–с'éтнина канди́саха и двáта и гу дáдуха мáлкуту* [MS,t,16]; *~ нас'éтнина прумина́ и цáрицáта, му вили́ на инсáну: хýвава ви вили́ти* [MS,t,20].

**нáјнӑѕáди** adv 'сосема на крај' *~ дéтто рéкӑл: "Мáмо, пáк дујдé идин–јунáк". И–нéго гу–издéла. Нáјнӑѕáди ути́шӑл éн–мạлéчќут* [ВГ(Ѓ),274] – уште еден случај на нарушена конгруенција, како резултат на слабата функционалност на категоријата род во овие (долновардарски) говори: субјектот е од ср. род, а предикатот од машки: дéтто рéкӑл.

**најповиќа** (најповиќӑ) adv 'во најголем размер, најмногу' *~ ув врежут, шо гу пукривише полјто дур на мојрјту најповиќа на угри–слӑнцӑ* [МЕ(Р),77]; *~ најповикјӑ ут ветӑрут на југ; мигју них сӑ нӑогјӑт негјдин повичкјӑ, негјдин помалцӑ длӑбоки долиштӑ* [МЕ(Р),79]; и: најповиќе *~ да испаднеш на чаирот,] на чаирот на баирот,] на баирот на саирот,] на саирот на јорото,]... ќе се скарат, ќе се степат,] ќе се степат беќарите,] најповиќе ивдовиците* [МП(В),308]; *~ и́ми сéјӑхме: учумéн, сусáм, рӑ́ш мáлкичко, жи́то нáјпóвиќе, бустáн. Сéлто би́ше нӑ–ри́т. О–видéх брáте, ри́т, кӑ́шта ни́ма, сѐ изóрно, сѐ стáро сéјно. Ду–дéк ти–глéет óчте сѐ стáро* (станува збор за состојбата откако македонските жители биле принудени да го напуштат селото Морарци, Кукушко) [ПК,2(277)]; елидирани форми: најповќе *~ нӑ–него–ј туваро, сé нӑ–него–ј рӑботта, он сӑ–мӑче нај–повќе* [ПК,2(187)]; нáјпујки *~ нạскóру му–с'ӑ рудúлạ мóмичкạ. Т'á млóгу с'ạ–јạ–чувáли, а–нáјпујки сạ–јạ–чувáли нạ–п'ӑ́тнạјситу гудúна* [ВБ(За),339].

**најповичке** adv в. најповиќа *~ и така си–ј прибрама шејвиту, шо–ј имахна за зивајна, нај–повичке книги* [МЕ (Р),68]; и: најповичќ *~ везувиту и шарувиту и аку не кӑту уф Вардӑријта ошӑ ји дӑржӑт, најповичќ нӑ женцќут пӑртал* [МЕ(Р),81].

**најправ** adj 'чесен, уважуван' *~ двé брáќа имáле идну–óреф зáјно. И кóга гу– субрáле нé знӑéле кӑ́ко дӑ–си–дéл'ат урéјте. Тугá пу–пӑ́ту вӑ́рвӑл Нӑстрӑди́н–уџá... и кóга гу–ви́шле сӑ–изрӑдвáле шу–óџӑта–е нáјпрáв чóек нӑ–сфéту и óн ќи–му–и–дéле урéјте* [ДК,155].

**најпрӑв*** adj 1. 'тој што е пред сите други, напред'; 2.'она што е најважно, најголемо' *~ и така сетне му текна и зема нај–прӑвиот алтӑн и една чеврја харна, што ја беши дал чилиби Теодорак... Она си примини и, от много алтӑни што имала, не ја текна*

*ки, как липсува гол'амојут алтăн* [V,PM,164].

**најпăрво*** adv в. најрано ~ *церква запалиме, народот си пишти,] светциите си летат, војводата вика:] Не жалајте браќа сите да изгорат.] кој ки се наиме најпрво да флезе,] најпрво да влезе по ред да запали* [МП(К),88] – во Долновардарско, а тоа значи и во Кукушко, некогашното вокално р се реализира со призвук затоа во заглавниот збор го предадовме како ăр, запишувачот тоа не го одбележил.

**најран** adj 'прв' (во случајот: цвеќе што цути порано од другите) ~ *Милке, ле Милке, најрано цвете,] јас ки ти писам белото лице,] писаш, не писаш, а бре јабанџи,] мајка не дава за јарамија* [МП(В),121]; ~ *зашто се жалиш Пирин Планино,] зашто се жалиш, зашто се плакаш?] – Как да не жалам, как да не плачам,] ката година по три бул'ука,] ми испасија најрано цвеќе,] најрано цвеќе, бела дитилина* [МП(В),182].

**најрано** adv 'побргу од другите' ~ "*кој шче се најеми,] уода да ми згрјаје,] л'ап да ми замјаси,] и да го подложи,] и прогима зготви,] на нива да иди?" Наела се Руса,] најрано да стани* [МП(С),94].

**најсетне** adv, в. нáјнас'éтнина ~ *и така, кату за си исфирши зборот, клават мизента благи и пијат ракиа, хем и вину. И нај–сетне му дават на пентја душа по една фаракосана кăтка* [V,PM,247]; ~ *си–у–пукрúла лúцито. Зéла дáјре шу–тăпăт. Фăтúла дă–тăпа. Му–кăзáла иднă–пéсна лéпа и нáјсéтне сă–уткрúла. Бúла нóгу лéпа* [ДК,122] – уште една потврда за изобилството на архаизми и иновации во односниве говори (како периферни): леп со значење на 'убав', сп. стсл. лѣпъ, рус. лепый, чеш. lepy; во иновациите, позајмени од балканската јазична алијанса (в. во Историјата на мак. јазик од Конески) се вбројува специфичниот редослед на зборовите, кога атрибутот е во постпозиција: му-кăзáла иднă-пéсна лéпа. Кај Шапкарев среќаваме (од Кукушко): најседне ~ *накарала мăжо ѝ да ѝ купе вăлна, за да преде. Тоа ѝ купуве; а она догде да га попаре, догде да га исчисте, трите четфртини отишли. Најседне фанала вече да преде* [ШК,(5),422].

**нáјскąпоцéн*** adj 'нешто со највисок квалитет, со најголема вредност' ~ *нáјскąпоцéни остáват с'áми от–тúе пипирýдити. Онą стąнýвą пипирýдą, квą–ќи–гọ–прибýши, квą–ќи–оживéе, нáли! от–тúи пепęрýди остáват с'áми, стó, дв'áстą пąрчúна зą–с'áми* [ЛК, 137].

**нáјсна** adv в. наистина ~ *нáјсна гувóриш?* (= дали навистина зборуваш?) – прашална реченица без партикулата ли – балканизам); *нáјсна ќи–дóм* (= ќе дојдам навистина) [ПК,2(78)].

**нáјстарéа*** adj 'најважен, најодговорен' ~ *и му а кладé рăката нáврąс нéа, и на саáтут си простú, и приславú на Бóга. Пак нáј–старéата ут Чифýтити сă–нал'утú, óти на сýбута а лекувá* [MV,K,278] – присуството на рефлексот у за големата носовка во субута би можело да се третира за црквенословенизам, позајмен од 'велика субута'.

**нáјудóл** adv 'кога нешто се наоѓа подолу од другите, најдолу' ~ *хúтра Пéтри гу клáдуха нáјудóл у гурáта* [MS,t,75].

**најчорбациа** m, употребено како adj 'најбогат' (степенување на именка) ~ *му вели: "ах деду, кеситу гу дадох на един ахтарин милостина и, кату беши сиромах, гу чиних сега нај–чорбациа"* [V,PM,35].

**на́јчуру́к*** adj 'нешто со претерано лош квалитет' ~ *и ка́ и но́си, во́ учѐн би́л. а́бе ка́ ти кăжа́ј, ричѐ, и вчѐра гла́ви, изи́ци, на́јчуру́кут мѐсу дă–ми зѐвăш. – Ут–во́ по́чуру́к нѐма* [ВЕв(Кор),304].

**на́ка** adv 1. (просторно) 'онаму' ~ *ину–дѐн шо сми́сл'ăл? – А бе, си–вѐле, нѐ–ă но́сăм на́ка–на́ка у–о́рмăнут и д–ă–зăко́л'ăм, дă–гу–зѐм во́а фло́ринут, д–избѐгăм дру́га дăржа́ва* [ДК, 139]; ~ *сто́пи–гă на́ка* (= остави ја онаму); *на́ка нѐма ни́што* (онаму нема ништо) [ПК,2(78)]; ~ *и во́ – а гулѐмуто ка́мен – та́аап нă–па́шкăта, му–ă–скину́ва па́шкăта нă–змѐут. Змѐут ско́кна; та́п, гу–фа́ти, г–упăлти, гу–фăрли та́ка на́ка и чѐкаа* [ДК,142]; ~ *излѐгăл та́м на́ка на́дру, му–рѐкăл: "Ел–си, ба́бо, до́ма! Та́ка ќи–пра́јме, ва́ка ќи–пра́јме. Ја́с–сум кăбăтли́а шу–ти́ди"* [ДК,146]; и: накă ~ *рѐкăл: "Ја́с ќ–о́м, ќи–гу–чу́вăм ва́ гуди́на!" ... то́ и по́рăну сăка́л дă–о́де дă–гу–чу́вạ, а́мạ бра́тќăтă–му не сăка́ле: "а́ј–бе, ти́ ќи–о́јш, бѐгăј на́кă, кă–лѐшу!"* [ВВ(Кр),311]; ~ *не сă свăршувă пустолицкјут синур ами вăрвă ошă накă нă југут* [МЕ(Р),80]; в. наки; 2. (временски) 'потоа, натаму' ~ *и радува́ла ду́ша ми кри Бо́га мо́јо уткина́ч, о́ти приглидна́ на на́јдо́лна измиќа́рка нѐгува. Ету ут сѐга на́ка сăти ро́ди ки ми благосо́ват; шо ми чини́ голѐма Го́спот, и сфетѐнįо нѐговото и́ми* [MV,К, 301].

**накаде** praep 'правец на движење кон некоја цел, накај' ~ *оттам напкун кинисах накаде Ватилăк. Една река има Каламита ја вел'ат; покрај та река одејки един черн шеј излизе, киниса по мене* [МС(В),87]; ~ *ни́а испадна́ме та́ма нă–Пуро́ј. И ут–та́м нăна́м нă–зăкара́а та́м ко́ли. Сă–кăчи́ме н–а́дни ко́ли и нăкăде Буга́рја* [ПК,2(278)]; ~ *нă–длăгуто удѐне трѐбе дă–плăдну́виш. Плăднува́ме та́м, ка́ сă–зăлăди́, вѐчăр, тăргна́ме ту́ка нăкăде Била́хца–ј тăва́, Пуро́ј дѐка–ј, сѐ пу–рѐкăта, пу–рѐкăта дă–нă–мо́сто нă–Стру́ма* [ПК,2(291)]; в. накăд.

**наказува*** impf 'приговара, пререкува' ~ *једнă жена си имала једнă керкă, многу лоша, наказувала на мајкă си многу и хич ни је слушала. Мајка хи ја приучила и хи врeвила: "Нимој, керко, тăј правиш... Как ште сă ожениш?" Тја хич ни ја слушала, ами оште повејке наказувала* [V, PM,292].

**нạка́нувạ** impf 'предлага, наговара' ~ *"ќи–гọ–сăдими нạ–бẹси́лкạ. Ас, ко́ạ ќ–излẹзạм дạ–гọво́рạм, то́гạј ќẹ–гọ–ọслọбо́дити". А о́н нạпра́вạл тẹстạмѐнт. Ко́ạ гọ–су́дạт о́ди, гọ–нạка́нувạ нạ–д'а́дọ–му дạ–пọтпи́ши, па́ дạ–гọ–ọслọбо́ди ọд–бẹси́лкạ* [ЛК,126].

**нạка́пе** pf 1.'ако паднат капки врз нешто (пр. при јадење)'; 2. fig. 'кога некој ќе почувствува силна болка' ~ *си–гу прăкăлва́х прăсто, ми нăкăпа́ (мă–зăбулѐ иптѐм)* [ПК(Гăр)]; ~ *ка́ мạ–нạзгăза́ нă–па́лицо ду́р ми–нăкăпа́* [ПК,2(79)]; исто и кај Саќов: нăкапе 'почувствува силна болка од неочекуван удар' [СК,301]; 3. изр. крăв да ти накапе (= ќе почувствуваш голема непријатност од нешто) – денеска ретко се среќава свирач на гајда, и аку го најдете, додека да го наканите да свири *дури крв да ти накапе на душта... уд мулејне* [ТГ, 322-323].

**нạкạпува́чка** f 'многу силна болка, мака' ~ *мă–удри́ пу ко́кăлчăто нạкạпува́чка (но́го мă–зăбулѐ)* [ПК(Гăр)];

~ *нăкăпува́чка–ј дă–тă–бо́ле зăп* [ПК,2(79)].

**нạка́пуве** impf 1. в. нạкапе; 2. 'силно нервира' ~ *ми–нạка́пуве ка́ гу–слу́шум* [ПК,2(79)].

**нака́ра*** pf 'натера некого да стори нешто' ~ *то́ј и вили́: "н'а́ј ч'е́ркфа да по́ш' саба́лин да фа́тиш' да пса́лаш' , ту́к кајвине́ сă – вили́ – дур да до́ат л'уд'е́ту на ќе́јф да така́ да т'ạ нака́рат да киманисаш"* [MS,t,27]; ~ *по дно времја един дедо отишел на един ѓол' да лови риби. Да и ловил мало–многo една риба, златна риба, и ја занел на дома му и накарал бабата му да ја готви* [V,PM,158]; ~ *ути́ди у Кири́т... и та́м ги нака́ра ца́р'у, сто́р'ạха иди́н будру́м "лави́ринту"* [MS,t 58]; ~ *отише́л отринта́ и му наси́пали на една́ вăрши́ло по една́ мја́ра от фрет се́мјата и го нака́рали "до у́тре ра́но ако́ мо́жеш да ги́ одбе́реш – ха́рно, и шта та загоби́ме* [V,PM,258].

**нạка́рăве** impf в. нака́ра ~ *ре́кăл: "Ма́мо, и ли́стто и–ја́де". И на́пкум куту–по́ирба́п гу–нạка́рăве и–не́го дạ–ду́не. Во́а вика́л: "Го́стто не́–ду́ạт"* [ВГ(Ќ),274]; ~ *е, има́ла адна же́на две́ ќе́рки. Ама една́та би́ла не́јна, а дру́гăта зăва́рна. Она сè мắжуфта ќе́рка а–нăтерува́ла, а–нăкăрува́ла дă–рăбо́те* [ПК,2(301)].

**нақте́ре (сă)* pf** 'се искачи на некое високо и стрмно место (на дрво, на карпа)' ~ *де́к сă–накạтери́л нạ–мạјчи́нта–му* [ПК(Мор)].

**накачи* pf** 1. 'измести нешто, го стави на друго (место), што е повисоко' ~ *еј ви́ја мо́мци, мла́ди Македо́нци,] ајдем пắрва ве́чăр Ва́рдạр ќи–преми́нме,] ајдем вто́ра ве́чăр Гевгели́јско По́ле,] ајдем тре́та ве́чăр Ко́жуф ќи–нạка́чме,] ајдем дă–рăзви́јме кắрвăвуто зна́ме* [ПК,2 (349)]; 2. – (са) ~ *или па ки та стретат на пăтут су кола или вјааникј, ки ти са накачат на колта* [МЕ(Р),74]; ~ *та́м де́ка–ị пубиле́на бу́бăта, дạ–ре́чме шо–са́ке дạ–на́јде ме́сто зạ–кужу́руви дạ–ви́е, ќи–са–пубе́ле пу–ти́е ве́јкте, бе́ла ќи–би́де, са̌та бу́ба ќи–са–нạка́че нạ–ве́јкте* [БМ,201]; ~ *то́ уфча́рут ути́шăл зạ–дạ–а–изва́де та́ зми́јта и ва́ му ре́кла: "Ама̌н ти–са–мо́л'ạм дạ–ма–изва́јш уд–о́гинут!"... Ама та́, де́јту си–свире́лу кăва́лче: му–ре́клă: "По́дај–гу кăва́лчту ја́с прику–ва́ ки–сạ–нạка́чăм и ки–мạ–исфắрлиш"* [БМ,199]; ~ *и́мше не́каа ко́ла, сă–нạкачи́ме нă–ни́х, а́ма шо́ фајда́, не́ли нă–Дими́р Иса́р ни–устăна́ бăга́шо, дру́ѓоо, сă–нạкạчи́ме са́мо ни́а де́цăта, бắре не́ о́диме пе́шки; ста́рте сă–изнăмăчи́а* [ПК,2(248)].

**накачи pf** 'закити, стави цвеќе како украс (на капа, на јака и сл.)' ~ *да набереш цвете секакво,] да ми идеш в гора зелена,] да го видиш Делчо војвода,] да накачиш Делчо војвода* [МП(Д),170];

**накашта (сă)*** impf 'се движи кон повисоко место, се искачува' [MS,s, 72].

**накд** m 'пари што стојат на располагање, што не се потрошени' [V,PM,375].

**на́ки** adv 'онаму' ~ *де́ка џа́мо, нă на́ки, нăво́нка* (= кај прозорецот, онаму, надвор) [ПК(Гăр)]; ~ *белу просу пак са тракалише на наќи на ваќи, и ка му са бактиса слушаќи, фати да и гледе сите криво и им риче: "Мулчејте, мулчејте. ајнаџи џенебетлер"* [ТГ,342]; в. нака.

**наки́пе*** pf 'кога некој е многу незадоволен, крајно огорчен (од нечија постапка)' ~ *но́го ло́ш чуве́к, не́ сă–тắрпе ви́ке–га́јре, ми–нạкипе́* [ПК (Гăр)].

**накитéн*** adj 'кога некој е убаво облечен со детали, наконтен со скапи работи' ~ *и тóјнака хрипнá, вјахнá нá цúрното, гу извáди на дóлна земја по–надóл. Тáмо најдé еднá цáрска мóма, накитéна, наридéна, стојáши покрáј едúн езéр, плачáши* [V,PM, 134]; ~ *Димитрија, мили сино,] покарај нивестата,] да не оде горе – долу,] горе – долу по чешмите,] приминета, наредена, како китка накитена* [МП(К),72]; ~ *карај, учи сино нивестата!] мори да не јоди на бел Дунав...] море, кога јоде, сино, на бел Дунав,] ситно, дробно, сино, јисплетена]... како китка накитена,] кога с–иде, сино, јуд бел Дунав,] ка-то крбла, сине растурена* [МП(М) 160].

**нąкúти*** pf 'украси со цвеќиња и др., дотера' ~ *и ќи–си–бęрéмę сúти дивóјки, ќи–с'áдними и–ќи–кúтими кǫндúритę зą кąлéсвąни сǫ–злáтǫ, сǫс–тúą сắрми, сǫ–цвéкинą ќи–ги–нąкúтими и–дą–лắскąт* [ЛК, 144]; ~ *Стојан на Руска думаше:] Руске ле млада невесто,] утре е Света недела,] стани ми рано, порано,] облечи бела промена,] убаво ми се накити* [МП(К),61]; и: накичи ~ *ој да бјах, да бјах] син–зил'ен да бјах.] га та накичим] за млада нивјаста] чи шта идим ја] млогу далеку* (пишува: *далиеку*) [МП(Д),45].

**нáклáва** impf 'става нешто на куп (некаде)' ~ *от ихắро, кату бéха мулúтата бéз самáри, ги земá гóли, отúде аф горáта, собрá дắрви, направú по еднúа бóцки, нáврјá ги нá мулúтата áф курмту, фатú да нáклáва дắрва* [V,PM,127] – уште еден пример за проширената употреба на множинската наставка -и со именки од ср. род: собрá дắрви; за ова како туѓо влијание в. поопширно во граматичкиот дел; ~ *после това на една удаја клават трапеза сос л'ап, сол и друго јастие... Зентјут кату за седни на стол, му дават нож, чопнова три хупки л'ап, наклава нетри на солта и тој јаде тамо мắра нешто* [V,PM,250]; ~ *и тóлку ќи–са–нąпрáве сắте вéјки напắлнé-ти... и тá вúќе ки–сą–испúка сắта најс–вéјкте и ќи–си–извúе кужýрци и пу–иднá нидéл'а ќи–а–рąстрисýвиш вéјкта, бýбắта ки–си–į– нąклáвиш у–идна–удáја на–прóструм* [БМ,201].

**наклади*** pf 1. в. нáклáва ~ *умáло рéка, уф–тáа рéкта пу–крáјта нắкắлдéли–си тинцирúнта, нắпрắвúли уцáци, си–турúли мáнца дắ–вáрắт. А ергенчúна – шупчúна, кулку Вáсто, тắквú, кáмине тóлкуви тắкá, бýн'о: ус–кáмино, субóрјо: тéнцắрто* [ПК,2(321)]; 2 'стави дрва и ги запали (направи огниште)' ~ *да наберем сухи дắрва,] сухи дắрва габерови,] габерови, јаворови,] да накладам до два огна* [МП(Д),65]; 3. – **(са)** 'се нареди' ~ *– Хајде Дојне на дắрва!] доде Дојна да стане,] момите са отишли,] доде да са омие –] и си са набрале,] доде вắже да најди –] и си са наклали* [МП(Д),65].

**нąкле́пе** pf 1. 'наостри секира или нешто слично со чукање (удирање) на сечилото'; 2. fig. 'наклевети некого, обвинувајќи го пред личности од кои зависи' ~ *о–нąклепúле кумшúјте и о–зąтвурúа чувéко ни–крúф, ни–дýжен* [ПК(Кр)].

**нąкливéте** pf 'набеди некого, изнесе лоши работи (пред трето лице)' ~ *ак некуј гу нąкливитил нắ–некуј човек, викме гу зел нắ душа* [ПК,2 (157)]; ~ *или ки гу кладắ сијменут да гу бијắ нắ непуслушнјут, или ки тắ нắкливетắ нắ бегут* [МЕ(Р),90]; – иако поголемиот број верници ги држат постите сепак има и такви што возразуваат: *"Што има цанум*

*оти чувек ки мăрсе! – Да утепиш чувек, да уткрадиш, да накливетиш, да издадиш* – продолжува да реди тој – *тоа е грех, исе* (пишува одвоено: *и се*), *оти ки апнум месо или млеко па ки згрешум! Сакале попуве па а правиле воја работа* [ТГ,307-308].

**на̣кло́ни** pf 'отргне од некое верување, убеди да стори нешто' ~ *се̣–бу́тна̣л та́м, и–цӑрви фа́та̣л да́же̣, и–то̣гá мина́ва̣ ѓа́во̣ло̣, са́та̣на́та̣ са̣с–то́рба и–му–ба́ра̣ да̣–му–да́ј н'а́што̣. Изв'а́да̣л цӑрви, му–да́л. Па́ му–да́л зна́чи. И–то́га́ цӑркна̣л са́та̣на́та̣. Пу́кна̣л о́ти не̣–мо̣жел да̣–го̣–на̣кло́ни, па́ си–ве̣ру́ва̣л* [ЛК.118].

**наклăч'и (сă)** pf 'се повреди' (се удри) ~ *р'е́ч'и на ма́лката́–му мо́ма: "иди́н ју́на́к ина́ ру́ба има́ш'и куту́ слӑнциту, то́ј бири́ќа́т н'ӑ курталúса; дур рӑнка́та му сă наклắч'и"* [MS,t,35].

**наклăч'ува (сă)** impf в. наклăч'и сă [MS,s,72].

**На́ко** 'м. л. име' — ќе се издвои од групата било кој селанец и ќе викне: "*Јас давум две кутли ичумен, ако се Андон или Нако Гошуф, избајне сусе руби!*" Потоа тој ќе се повлече а пред свештеникот ќе застане *Андон* или *Нако Гошуф* и ќе рече: "*Уд мене има три кутли за него да гу избајниме*" [ТГ,26]; ~ *кумши́ита На́ко мă–тужи́, са́кше дă–ми–зи́ме пу́лвинта двор, дунце́ куми́сја, излизе́ дру́го* [ПК,2(192)]; — според свештеникот Хаџи Лазар, последниот свеќар во Гевгелија кој *служел служба* бил Нако *Самарџи*, активност што, под влијание на пропагандите (веројатно бугарската), ја прекинал 1907" (тоа е мислење на Ст. Тановиќ – [ТГ,207]).

**на̣ко́ве pf** 1.'прицврсти нешто со помош на клинци'; 2. fig. 'искажа лоши зборови за некого, наклевети' ~ *а́с шта́м о́ти о́н те́ј нăкува́л, ни́куј дру́к, са́мо о́н ти–ј зна́а ка́–т сă, шо́–т сă рăбо́тте* [ПК,2(199)].

**нако́вуве** impf (в. на̣ко́ве 2) ~ *заати́ о́н мă–на̣кува́; се̏ о́н ги нăко́вуве чуве́ц̣те (л'у́јто)* [ПК,2(79)].

**наколко** adv 'независно колку' ~ *пак тиа Гăрци: "е, море, дебелоглаф Бăлѓарин, ти на земјата си бил добитук, а не човек". Болгаринот веки малч'аши, наколко да го пезеха тиа двата Гăрци* [V,PM,179].

**накопа*** pf 'разрие земја со копачка (во голема мера)' ~ *чикаларот пита, распита,] дека има лозје гулемо,] там да јодам да се накопам,] чикаларот пита, распита,] дека има нива голема,] там јодам да се наорам* [МП(В),302].

**накрај** praep 'укажува на граница од нешто, до каде се простира' ~ *иди Јано, иди,] де та мајка дава,] и братја фтаксуват!] Неја ли сме Јано,] фрет сме кережије,] сăс кирија ходим,] јоткрај, накрај земја,] и при теп шче дојдим* [МП(Д),90]; и: нăкра́јут ~ *Е, ма ти́а си–клăдо́а пи́са нă–че́јлите. Ко́га бăра́ја – ли́рте сă–липе́а нă–че́јлите. И–субирва́ја о́ни. Уде́а нăкра́јут, си–и–дрăснува́ја, па нă–муже́а дă–и–фа́тăт* [ДК,136]; ~ *Удде́ме, Мо́кринă пра́знă. Нăсили́ли сă–та́м на́ште бижа́нци по́ра́но, по́а́рните кắштички тăка́ фăна́ли. Ни́ă пра́во нăкра́ј, адна́ по́вира́н кắшта бутна́ме–се, кулк да не́–сме нă–мигда́н* [ПК,2(221)] – во контекстот имаме случај во кој додатокот за место се јавува без предлог: адна́ по́вира́н кắшта бутна́ме-се (м.: 'во адна по́вира́н кắшта').

**на̣кра́ја** adv 'на периферија од некој опсег, но без да се излезе од него' ~ *гу–пи́та гуле́миут бра́т: "Ти́, му–ве́ле, шо́ зна́јш?" –"Ја́с зна́м шо́ и́ма у–све́тут, шо́ са̣–рăбо́те у–сфе́-*

*тут". – "За́стани на̨кра́ја!"... Читвӑр-тту: "Ти́ шо́ зна́јш?" – "Ја́с, па, мо́жӑм да̨–но́сӑм ду–о́сум ду́ши". – "До́бру, за́стани и ти́ на̨кра́ја!"* [БМ, 195].

**накри** praep 'покрај, пред' ~ *му дујде́ вре́мито да фле́зи уф проскомиди́ата кату́ как има́л аде́т накри Бо́га; на саа́тут на проскомиди́ата, сӑ угуди́ да тимн'ати́са, ка фле́га̨л на Господи́ново валта́р* [MV,K,321].

**накривја** adv 'налутено, со намуртен израз' ~ *ајде дојде време, пак тас си намури, пак накривја гу глендаши арапинот, пак арапинот ја вели: "ѕанӑм што толко си намурила"* [V, PM,235]; в. нӑкриво.

**накриви (си)*** pf 1. 'измести нешто од нормална или вертикална положба' ~ *мори, на та л'ул'ка,] лудо–младо, л'у–л'а–јеее...] мори, лудо–младо,] дилбер Мито, л'у–л'а–јеее...] море ми накривил,] кӑрмӑз фехче, л'у–л'а–јеее...* [ТГ,68]; 2. 'направи гримаса со непријатен израз'; 3. изр.: си-нӑкриви́ ка́·пта а. (= демонстрира сигурност, гордост, односно безгрижно се однесува ~ *се́ мо–ј изо́рно, нӑре́дна–ј не́гуфта, сја́а а–нӑкриви́ ка́пта, ни кӑсӑве́т не–мо–ј, не́к вӑрне*); ~ *прудде́ а́рно пипе́ро, зима́ баја́ па́ри и си нӑкриви́ ка́·пта* [ПК,2(194)]; б. = се кажува за човек што се опијанил ~ *Ѕе́мто па́ а–нӑкриви́ ка́пта, ај–го изле́ве ут–каавине́то* [ПК,2(184)]; оваа фраза потекнува од некогашниот обичај (изразен со начинот на кој се носи капелата): жената ако е вдовица, ако нема маж, капелата ја носи исправено, а ако е жив тогаш ја носи настрана [ПК,2(195)].

**накрмен*** adj 'кога добиток (пр. овца) ќе се најаде крма (= зрнеста храна со сол)' ~ *ој јуначе, јунак Крали Марко,] наште јовци трева напасени,] наште јовци солца накрмени,] ами јовци вода не појени,] што заклучи Јуда Самовила,] што заклучи дванајсет извори* [МП(М),27].

**на̨ку́п** adv 'повеќе работи собрани на едно место' ~ *ги–истури́ па́·рте на̨ку́п*; исто и: *л'у́јто бја́а гла́ва ду–гла́ва, на̨ку́п* [ПК(Грам)].

**накупи*** pf 'собере на едно место, стави на куп' ~ *Чл'ака му рӑкал: "Што ќу ги чина! Ќу навалӑ огн да та изгорӑ". И като набрал много дарва, накупил ги на ӑдно мӑсто, запалил ги* [V,PM,290].

**на̨купи*** pf 'купи нешто во голема количина (направи размена: пари за стока)' ~ *"Ја́с – ра̨че́л – и́·м пари́ и–да·–убле́чум и д–иј–ку́·пум сӑто". Удде́ле у–дука́нто, на̨купи́ле, сприми́-ле* [ПД,278]; ~ *го питала: "Да имаш, брача, пари, што ќу си купиш?" – "Кон, сӑстричко, да тӑргувам като тато... " Тӑ му тога дадјӑ пари, и тој си накупил кон'ӑ, воловјӑ, козици и овци* [V,PM,291].

**накупо́ва** impf в. на̨купи ~ *дава хи мулето, штјува на пазар', напаза́-р'ува, накупо́ва на деца́та јад'а́не пеши́н'. Гладни! Купува јад'а́не, и им купува дрехи да са облекат* [ВД(Ка),334].

**накуси*** pf 'вкуси, касна (нешто)' ~ *"... ки оста́нам ту́ка, ки ча́кам ду́р на дру́гата годи́на да си чи́нат смо́квите, и ја́зе да наку́сам о–ти́а смо́кви". Тога́с бра́т му одговори́: "сакӑн бра́те, немо́ј оста́нуваш ту́ка!"* [V,PM,28]; ~ *и дојде́ врја́ме, смо́квите рацвети́а и чини́ха мло́гу смо́кви и,... зема́ една́ смо́ква и, л'у наку́си, от чове́к што́ бе́ши, са чини́ добитак* [V,PM,28]; ~ *му ве́ли на́ дја́тето: "и́ди да му ка́жиш на́ ца́рјут, че́три о́ки бра́шно чи́сту са́м да́ гу це́и, не́говата цари́ца да гу мја́си, еди́н л'а́п да гу чи́ни, цари́ца да гу изва́ди*

*от пе́штја, и да не́ гу наку́сјат!"* [V, PM,122]; ~ *еди́н де́н дојде́ чифу́тинот на́ до́ма да га ве́ли на ма́јка ми: "да́ га зако́лиш кокошта́, да га го́твиш, та на ни́кој да не́ да́диш да на́куси от не́ја!"* [V,PM,130].

**накфа́си** pf 'направи нешто да биде мокро, го наводени' ~ *и вили́: "н'е́мам вр'ӑм'ạ да си ги накфа́сạм ранц'ӑт'ạ, да си ја спра́ш'ам и глава́та!"* [MS,t,...].

**накфа́сува (сӑ)** impf в. накфа́си ~ *да си ги накфа́с'ạм ранц'ӑт'ạ!* = да си ги намокрам рацете (со исто значење: сӑ накӑснува) [MS,s,72].

**на́кӑд** praep. в. накаде ~ *е, ни́е сиде́мӑ, ба́ш пре́т дạ–за́јде слӑ́јнцто, сиде́мӑ шо–сиде́мӑ и то́гӑш виде́мӑ едни́ де́ка бе́гӑт на́кӑд–Вла́дуву, едни́ бе́гӑт на́кӑд Лу́кувиц, уд–во́јскӑта. И пучна́а же́ни, же́нцки гла́с дạ–сạ–слу́ша пу–де́цта* [БМ,192]; ~ *и ти́ạ уфча́рто, а–бре́ на–кучи́нта; с–пу́шки пу́кат пу–н'о·, а–бре́, у–брӑ. То· нӑкӑд гувида́·рто. "Гувида́ре·, вӑ́лк и́де, гуве́·та ќи–ви–сја́де"* [ПК,2 (234)]; и: нӑкӑт ~ *дујде́· Буга́·рто дӑ–бра́нӑт виќе нӑкӑд–Џиумӑја́, кӑд Ду́пница нӑго́ре. И та́м дујде́·, фро́нт нӑпрӑви́ӑ* [ПК,2(219)]; ~ *"Ми сјеа, риче́л, Лу́до, шо́ прӑви́ме?" "А , а ќ–о·–пу́штум у–буна́ро". О–пу́ште нӑ–по́пут у–буна́ро и мина́ла не́каа ко́за и ко́·ста а пу́ште. И усӑмна́ло, и́де пупади́ката. "А бе Лу́до, риче́, не́ дујде́ по́пут нӑкӑд–ва́с?"* [ПК,2 (345)] – случај на употреба на прашална реченица без партикулата ли што се третира позајмен образец.

**нạкӑ̂лве** pf 'изнатепа' ~ *о–нӑкӑлва́а де́тто, а не́ би́ше о́но кри́во* [ПК (Грам)].

**нạкӑ̂рви** pf 'извалка со крв некаков предмет (во случајот нож)' ~ *си́те друга́ре скина́ја,] и–а́с сӑ–сегна́х дӑ–ски́нам,] ло́за нӑ–го́ре ма́ле се–ди́гна.] Л'у́то–сӑ ма́мо нӑл'ути́х,] изва-ди́х но́ш уд–нужни́ца,] удрежа́х, ма́мо, ло́за ут–ко́рин,] уд–ко́рӑн кӑ́рви прӑте́че.] Но́жуве си–нӑкӑрви́хме,] кле́тва ма́мо испӑлни́хме* [ПК,2(315)],

**накӑрше** pf 'направи нешто на ситни парчиња' – кога се преселуваат од стара во нова куќа со себе носат цел леб со желба среќата од старата да се пренесе во новата куќа. Кога ќе завршат со селидбата споменатиот леб на софрата ќе се накӑрше – од тој час среќата треба да остане во новиот дом [ТГ,301].

**на-кӑрш'и́** adv 'нешто што е од другата страна, отспротива' ~ *на–кӑрш'и́ ут ка́фине́ту би́ш'и на ца́р'ут кӑ́ш'тата* [MS,t,82].

**накӑ̂сни** pf 'кога некој предмет ќе биде натопен со вода, односно ќе прими влага, но и човек ако го наврне дожд ќе накӑсни' ~ *за мита́т враш'и́луту, за му ту́рнат о́да, да сӑ накӑсни враш'и́луту* [MS,t,67]; ~ *там дека ручеха леб покрај една рекичка, накӑсни аф водата, реката га зема кората на дол. И тој фати крив–куц да га тера* [V,PM,91]; ~ *кривоју фати да прикажува на дервишинат: "динеска, џанӑм дервишо, кату седнахми сос тој мој другар да ручими, јазе турих аф водата една суха кора да си накӑсни. Реката ми ја зема кората..."* [V,PM,91]; ~ *и тој, што беши млого хитра, извади си дрехите, ги собра нетри на кутелот и кутелот го тури по куп на главата му, и, колко дӑжд и дӑждало, не можа да го накӑсни него* [V,PM,200].

**накӑснува (сӑ)** impf в. накӑсни (со исто значење: сӑ накфасува) [MS, s,72].

**налади** pf 'освежи со пиење нешто ладно (пр. студена вода), односно

со миење на лице и сл.' ~ *дај ми мамо сребрен ибрик,] да натопам тенка уста,] да наладам рудо грло* [МП(В),52]; ~ *првната пушка да пукне,] и тебе Кол'о да јудре,] тогај де речеш бре Кол'о:] – Каде си бела Марijке,] водичка да ми подадиш,] да си натопам устата,] да си наладам грлото* [МП(В),212].

**налба́нтин*** m 'мајстор што потковува добици' (им става железни плочи на копитата) ~ *а пу́сна бра́т–и да по́ј да му клад'е́ пе́тала на ко́н'у и налба́нтину р'е́ч'и: "да ми дад'е́ш' идно́ о́ку да така́ да ти гу ко́вам ко́н'у!"* [MS,t,51-52]; ~ *е́ми, о́т те́јко ем кува́ч ем нӑлба́нтин. Па́личници, мути́ки, тӑкви́ рӑбо́ти пра́·вше. И ко́·фше мӑгӑри́нта, ко́јнто, и би́буле ко́·фше* [ПК,2(319)] – објаснувањето дадено од информаторот: *е́ми, о́т те́јко ем кува́ч ем нӑлба́нтин* укажува на непрецизноста (или неточноста) во објаснувањето дадено за нạлба́тạн како 'ковач' во [ЛК,95]; во употреба е и скратената форма налбат* ~ *барабани бијат редом по селата,] редом по селата и по градовите,] ќе се зберат младите налбати,] младите налбати врагот да јоковат* [МП(К),138].

**налегне*** pf 'турне на земи' ~ *јаз го гриших тој, што трӑгна ножот; бегот, гу налегна, гу тупа, тупа!* [МС(В),74].

**нạле́же (сӑ)** pf 'остане в кревет додека да се засити (од лежење)' ~ *та́мạ, о́ти ла́днички и не́ма ко́ј дӑ–т рӑзбу́де, сӑ–нạлижа́·ме, сӑ–нạспија́·ме* [ПК (Мор)].

**нạле́пе (сạ)** pf 1. 'се прикрепи едно на друго (со или без лепило)' ~ *се́мтọ шо–ки–пл'у́ске* (станува збор за одгледување на свилена буба) , *шо́ ки–сạ–ро́е то́, ... на́м ут–та́ кӑпи́нта ки–си–кла́виш нạ–се́мто, ки–си–ски́ниш ли́с, ... то́ о́дма ки–сạ–нạле́пе* [ВМ(Са),316]; и: нал'ạпи́ ~ *да ти ш'ту стӑ́пна до́л на дво́ру ди́рата зa уста́ни да пу ди́рата за т'ạ фа́т'ат; и катра́н'у сӑ нал'ạпи́ на ранка́в'у на палто́ту* [MS,t,22] – презент од перфективен глагол: катра́н'у сӑ нал'ạпи́ (м. 'ќе се налепи') ; 2. 'се нафати болест' ~ *о́де гу–нӑо́жџа то́ ме́сто, а́ма сла́п, рӑ́џите сѐ крӑфи́шта. Иднӑ–гуди́на кра́ста кӑ–си–и–нӑле́па! Е о́де та́му, гу–нӑо́жџа то́ ме́сто* [ДК,133].

**налива*** impf 1. в. нал'ава ~ *и́звур во́да извурва́ше, ама намӑ́н, и́звур во́да извурва́ше]... ма́ла мо́ма нӑлива́ше, ама намӑ́н, ма́ла мо́ма нӑлива́ше* [ДК,156]; ~ *јам стигнал јунак, јам стигнал,] ӑф зиленото ливаде;] тамо си најде јунака,] једӑн ми млада нивјаста,] тамо уода налива* [МП(Д), 82]; ~ *Маро ле мари, Маријо,] Мара си вода налива,] лудо си кон'а напива,] на Марạ думи зборова* [МП(Д),127]; 2. 'полева вода (пр. на цвеќиња и друго)' ~ *студена вода јидише,] јод тaja вишна планина,]... право ми јоде во гардина, ох аман,] вав Јанината гардина,] вов Јанината гардина,] Јана ми цветја налива, ох јаман* [МП(М),156]; ~ *зоврел вода, за да измие на мајка си главата, а кату подкачил оште да налива главата на мајка му сос горештата вода, сирачката издӑхнала и се озӑбила* [ШК(5),419].

**налетіạ*** pf 1.'сретне некого, наиде на нешто' ~ *една момичка сираче налетјала на еднӑ много злӑ маштехӑ. Сјаки ден ја бахтала и боеднач ни хи давала слатак л'аб да јаде* [V,PM,286]; ~ *и пак стана, отиде на царјут, му вели: "пехер мој, јазика пак дојдох, ча двете сестри на зл'а налитјаха "... царјут, кату така и*

*чул, заедноч рече на нај–малката мома "скору, синку, да идиш сос нашут зет, ча двете ти сестри на зл'а налитјаха, хизмет да им чиниш!"* [V,PM,62]; ~ *налетала жална Мара,] налетала на зло свекор, на зло свекор, зло свекрва,] две јатрви клети кучки* [МП(К),70]; 2. налит'аи* 'доживее, претрпе' ~ *"... ки оста́нам ту́ка, ки ча́кам ду́р на дру́гата годи́на да си чи́нат смо́квите, и ја́зе да наку́сам о–ти́а смо́кви'. Тога́с бра́т му одговори́: "сакӑн бра́те, немо́ј оста́нуваш ту́ка, чи̯а ло́шу ки налити̯аиш!"* [V,PM, 28].

**нạли́ще** adv 'нешто ставено со лицето, односно со предната страна напред' [ПК(Мут)].

**налови** pf 'фаќа нешто, пр. риби, птици или диви животни, со мрежа, фак и сл.' ~ *појде лудо в честа гора,] да налови диви пилци,] не налови диви пилци,] тук налови малкај мома* [МП(К),27]; ~ *и то́о пугле́дне: "И–и, ку́мо ле́со!" "Е, е, ми а о́ј, а́с си–ј–нӑлувúх уд–ѓо́л'о. Тú си, ре́кла, по́–ја́к, у́тре ќ–о́јме и тú ќи–нӑло́виш"* [ПК,2(224)].

**нạло́г*** m 'завештание, оставена порака' ~ *нạ–е́днọ м'а́стọ гле́дạ ẹдна́ змúјạ, свúткạнạ, н'а́кọј гạ–удрúл и–нẹ–мо́ш дạ–бе́гạ. Ама то́ј нẹ сẹ пла́ши. И си–вúкạ: "Ќẹ–испо́лнạм нạ–та́–ткọ–ми нạло́гọ"* [ЛК,127].

**нал'ава*** impf в. нал'аи̯ ~ *кату слӑнце светиши, кату месичина греиши, сос сребарни ибрици вода нал'аваши* [V,PM,77]; ~ *бабата му вели: "синко, ниа тука немами вода, зашто имами тука у ѓол'ут една страшна ламја, та ката ден по един човек изјава, да така на дава, по една стомна вода нал'авами." Тогас и тој вели на бабата: "дај, бабо, един бардак да пода, да нал'ајам вода"* [V,PM,220].

**нал'аи̯** pf 'наполни сад со течност, пр. со ракија, со вода и сл.' ~ *и то́ј сас пепјала́ фаф очúте хи фӑрлúл. Пак ламја́та е бол'а́ли очúте, та хú са оздравúли от пепјала́, и му да́ла та си нал'а́л от вода́та* [V,PM,257]; ~ *му ве́ли: "ка́к ки вле́зиш, л'у не́три от по́ртата úма една́ че́шма жúва во́да. Ти са мо́л'а, на́ ти и едно́ шише́нци, да нал'а́иш мӑра во́да да ми дока́раш, да си омúам, о́чите ки мú оздра́вл'ат!"* [V,PM,123]; и: нали(и) ~ *нос ѓавол фатил често да промина през челеби Теодораќовите порти с кон'а и сос много салтанат. Един ден старата баба парамана излела отвун порти, да налии вода с две бардаци* [V,PM,164]; односно: налеи ~ *детето му ка́зало: "Пу́сна ма мо́е господа́р, на визúрја сина́, за да му до́неса е́то о(т) та́м жúва во́да; та ка́зоват, дја́до, чи úма при водата една́ ламја́, та л'у ко́ј úде да нале́а, изја́ва го"* [V,PM,257]; ~ *тамо в штерната имало и една кучка ламја: кој ки ходиши пешин да налеи вода, ки го изјаваши. Кату виде и царскиј син това, рече един ден на негова пезодрома да пои да налеи вода* [V,PM,156].

**нал'утен** adj 'незадоволен, разнервиран' ~ *като стигнал дома си, тја като как напреш изл'ала да го посрештне и да му фати коно. Пак тој нал'утен, искарал сӑбјӑтӑ и сӑ мӑчил да јӑ убијӑ* [V,PM,281]; ~ *стани, ми пустели, јазе да си легнам.] Не можам да станам јас да ти постелам,] јас сум налутена јоти не ми купи,] чејли јот видело, гримни ем прстејне* [МП(В),43-44] – во контекстот среќаваме интересен случај на линеаризација: кратката заменска форма се јавува во препозитивна позиција во однос на глаголот и во формите на императив (стани, ми пустели), што претставува доказ дека

во јужните говори силно се навлезени специфичности од балканската јазична алијанса; ~ *зад кăштата в градината,] таму Неда ноќувала.] Помнало лудо младо,] тој ин веле ем гојворе:] на кого си налутена,] дал на твојта стара мајка,] ил на твојот стари татко*·[МП(К),156].

**нал'ути (си)** pf 'искаже незадоволство, разгневеност (пр. со израз на лицето, односно со зборови)' ~ *га го виде от далеко ошти Зарзавил, чја иди с невестата, много си нал'ути. Зере, кату идиши детенто с невестата, ѝ каза сичко* [V,PM,158]; ~ *царјувата мома и пуснала писмо на татка ѝ, та му вел'аши, чја си наемна един јунак та ја откина от самовилите. Кату ч'у татко ѝ, много си нал'ути и пусна л'уди млого аскер* [V,PM,216]; ~ *и они кату видоха јуначкото му, што стори, брак чиниха, ја ужениха нихната сестра за царјувото дете. Кату чу царјут, млого си нал'ути и од јад пукна* [V,PM,234]; може да "се нал'ути" и некое митолошко суштество: — ако некоја овца е фатена од баба-шарка (= сипаница) при лекувањето, особено внимаваат баба шарка "да не са нал'уте" и да не направи голема штета, да изумрат сите овци [ТГ,380], ~ *и толко се карали, дур штели един на друг да се поедат. Тога Бог се нал'утил, та триестето брата дигнал горе на небето да му правет хизмет, и тие се нарекли Дефове* [V,PM,266].

**нал'утину** adv 'кога се изразува незадоволство' ~ *на ичуменут малце мăка му падна и куту малце са нал'ути и нал'утино–нал'утино удгувури: "Најстина, сите те палат, ама не трабуве да та палат, оти, који апнуве уд тебе са чинуве жăлт куту болин"* [ТГ,342].

**нам** adv 'по извесно време, после' ~ *нам сă–л'уте, некуј му е криф* [Пг (Фур)]; ~ *ко нáм виа виделе óти истúна бúл, зéле ќ–óдăт ќе пáлăт лáмјăта пу–кăрвта нăнáка* [BB(Кр), 310].

**нам** m 'постапка што јавното мислење ја третира за срамна' ~ *шó нáмуве прạвú, нé знáм кá испáѓе прăт свéт* [ПК,2(169)]; ~ *áрин нáм ни–на прạвú, дă–нă–мóжме прăт–чувéк дă–сă–пујáвме* [ПК,2(169)].

**нáм** pron 'долга зам. форма за индиректен објект од ние, овде во функција на директен предмет' ~ *тóј му р'éч'и : "јас дóјдух при вáм да стáними паréја" ... "ти сăс нáм за стáниш' паréа"* [MS,t,74]; ~ *и т'é му р'éкуха: "јáла! сирмáси снú, н'éмами дрýга удајá пóвики, амá пукрáј нам прóмин' и тú!"* [MS,t,15]; ~ *там с'ạд'ăхми пу на с'éдим, óсим м'ăјинц'ạ и дóјди вр'ăм'ạ на јýл'ус нам да н'ă пýснат* [MS,t,2]; ~ *тој му каза: "за пода да брăкам слăнцето, удека угрјава". – "Ти са молими да питаш и за нам, зашто и ниа не можими да си запреми кату другите планини, л'у си карами"* [V,PM,124]; ~ *бúха двá брáтќа у инá кăш'та и двáта бúха уж'éн'ạнти и ни имáха рáбута и т'é кутý нáм* [MS,t,47]; ~ *вúд'ạ, ш'ту л'ýди úма на силáта, алá сирумáси, ни муж'á да пóј на скул'óту за да ни фтáса нáм* [MS,t, 42]; ~ *ч'ýзда ч'ув'ăк дóјди у нáм ут кш'инитјá* [MS,t,15] – примерите потврдуваат дека нивелирањето на падежните остатоци кај заменскиот систем во југоисточните егејски говори е прилично изразена; за ова поопширно во граматичкиот дел. Во контекстот што следува имаме комбинација од аналитичко и синтетичко изразување на дативниот

однос: на нам ~ *и еднош излезоха по горага сос жената му, на Бога се верно мол'аха, хем вел'аха: "милички Боже, на нам от сарце чендо да на дадеш, та нека и змиа!"* [V,PM, 164].

**намáж'и*** pf 'покрие нешто со тенок слој од боја, маст и сл.' ~ *"áку знáјат да дóат да в'éнат ут тóс клáјaнц ут калó мрăва да да намáж'ат ч'етирт'ăх ќуш'áнта на ќупријата ..."* [MS,t,24]; ~ *и тáм имáлу н'éтр'а ут пѝл'а мл'áку; утáм да в'éнат мрăва мл'áку да ги намáж'ат уч'ѝт'а да му сă утфóрат* [MS,t,36]; ~ *мóш' да клад'éш' ниш'áн'ă, на зим'áта пéп'ăл за настил'éш'; и на скáлата пармáку катрáн за гу намáж'иш'* [MS,t,22]; и: намаза ~ *после три дена ја извадиха вунка; ја беха намазали масло по лицето и по сичката снага и везден ја дражаха на слăнцето* [V,PM,195]; ~ *му вéли: "цáрју, ти са мóл'а да ми дáдиш вáшто кѝло да мéрими алтăните" И цáрјут са почýди, от дéка тóлку áлтăни фати. Цáрјут му намáза дăното на кѝлото сóс катрáн и гу дадé* [V,PM,117]; ~ *постјаха, му удри по една дамга и на двамината и мо даде за пиле млеко от бивол млеко. Го земаха и они млекото, отишли на царјут, му намазаха очите, повики ослепе* [V,PM,160].

**намáзува** impf в. намáж'и ~ *си клáва мрăфка на крáјч'ату, му са утфáра мрăфка, фáш'та да зѝрка; гу намáзува ш'ѝч'ку, му сă утфáра ш'ѝч'куту óку* [MS,t,37]; и: нăмăжýва ~ *óни зăспýват. Стăнýва лисѝцăта нóшќăта, нă–најáрнуто вóл му–ă–нăмăжýва мýцкăта* [ДК,117]; ~ *зимам едно гăрне, напкун зимам една пачавра... и напкун га намажувам с малко зејтин* [МС(В),84].

**намáка*** pf 'потопи нешто во течност (во примерите во зејтин, односно во растопена смола)' ~ *мишката отиде на самоладарникот сос самоладу, си намака пашката, и пак оттамо отиде на червен пипер, си упипели пашката, и сетне отиде, дека спјаши царјувата мома сос арапинот* [V,PM,204]; ~ *му вéли: "да ѝдиш да кýпиш четирѝјси óки смóла и четирѝјси кóжи от кóза, да растóпиш смóлата и да ги намáкаш кóжите сóс смóла и да ги залипѝш на кăчовето ми"* [V,PM, 124].

**намале*** pf 1. 'стане мал', 2. 'изгуби во интензитетот' ~ *то: тăркáлто а врăс тóо тýка, а врăс тóо прăс тýка пуминá и мă–изгурé... гу–кăт Дáбиле мáле умирáчка, тăкá, тăкá, тăкá, нăмăлѝ бóлинто* [ПК,2(240)].

**намане*** pf в. намахнува 1. ~ *слушај Мите, слушај кој тропе на порти,] кој тропе на порти, порти ќе искрши.] – Едно лудо младо на мијани било,] пило се јупило, ашчикот го испило,] ашчикот го изпило, на цебот се збило.] – Намани му Мито на нашите цета,] на нашите цета нека го избркат* [МП(В),240]; ~ *тáмо најдéх мáлка мóма:] вóда лѝе, лѝце мѝе.] Ез ѝ речéх "Дóбăр вéчер",] јóна, мáле нé ми отвăрнáла,] нѝто с óчи, мáле, поглéдна,] нѝто с глáва ми намáхна* [ШК,СбНУ,(1),234].

**намáс** m 'верска молитва кај муслиманите во определен час од денот' ~ *испаднá óџата намáс да чѝне* [BV, 117].

**нам'ăри*** pf 'го усмери оружјето (или нешто сл.) така за да погоди определена цел, нанишани' ~ *фáти да м'ăри бăнч'фата и вилѝ: "сигá за нáм'ар'а дăнуту!"* [MS,t,68]; ~ *кога приближи при вогино, гленда, нетре на вогино имаши една страшна змиа, колак*

*завиена. И он фати с стапот да ја намјари на главата да ја отепи* [V,PM,175]; ~ *му вéл'ат: "гу видéхми, от тýка проминáха, áма тúнака не мóжиш да ги стúгниш, туку нá, да ти дадéми еднá стрјáлка, áма што да вúдиш да намјáриш"* [V,PM,116]; ~ *кубúлата са чинú јарибúца сóс јарибúче и фати тáмо да си фăрка по трăнéту. И тóјнака земá стрјáлката, намјари да ги удрúј, тé са оплашúли, пáк са чинúха кубúла сóс жрјапче* [V,PM,117]; во Кукушко: намéре* ~ *заминал един водинчар, да меле брашно. Тој намерил с–пушката и го утипал и му зел рубите* [ШК,(5), 439]; ~ *сáке áрно дó· нąмéриш, зą до· пугóдиш;* така и во Воденско: ~ *и зел пушката да го утепа. А, шчо туку намерил на момчето, му дошел на умо третио лаф, купен от стареџо: "Сабар да се чиниш"* [ШК, 5(Г),408].

**намахнува** impf 1.'дава сигнал, порака (за нешто) со раката' ~ *волот му вели: "О, Господи, такфо лошо живот! Сечи малце од годините ми!" Човекот како чул, намахнува со рăката на Господ и полека му веле: "Зевај од него, дај на мене";* [ШК, 5(В),399]; ~ *кучето му веле: "О, Господи! Такоф живот! Сечи малце од годините!" Човекот, шчо седеше на ќошето, како чул, намахнува су рăката на Господ и полека му веле: "Зевај од него, дај на мене!"* [ШК, 5(В),399]; 2. 'претерано остро реагира, удира, фрла, спремен да се тепа' ~ *нé ми сă ąрéсе, лóша ýка úма, нăмáнуве нă–кóј ќи–му–дóо* [ПК,2(185)]; ~ *ги избројуве и гледе: утипал читриесе мухи. Тугај си речел сам на себе: "Като утепувам читријсе души сус адно наманувне, ез требува да сăм фного големи јунак"* [ШК,5(В),432].

**намачи*** pf 'измалтретира' ~ *слушинале гу клети арамии,] арамии до триесет души,] четирсет души кесиции.] Фанале гу Коста, врзале гу.] Секуј редум, редум намачиха,] разбутаја самарите* [МП(Д),168]

**нąмáчка*** pf в. намáж'и ~ *вудęничáрут имáл рǫсници и–ǫтúшла лęсúцта, сă–нăјăдéла су–руснúци и тá· шó–му–ǫстăнá си–ą–нăмăчкá глáвăта и си–избęгá* [ВМ(Са)316]; ~ — *ој ти Марку, Марку Кралевиќе,] дека можам слуга да ти служам,] јаска тебе свеќа ќе ти светам.] Зеде Марко жалта ругузина,] ја намачка со црна катрана,] а запали она да изгори* [МП(М),47]; ~ *"Е, му–рéкла, ќи–ви–ă–дáдăм вá óфцăта д–ă–зăкóлите, д–ă–испéчите, д–ă–изéјме. Тpó лóј ќи–ми–устáјте дă–си–и–нăмáчкăм нóјсте и рăците, зáшо ми испукáја уд–нóгу пăт"* [ДК, 147]; ~ *лисúцта влéве внăтре. Тúă вóнка излéват, гу–фáјкăт нă–вăлко: ќутéк, дăрво, дăрво, гу–утипáле ут–ќутéк. Тáа сјá· сă–нăјăдéла, пă нăмăчкáла–си глáвăта кáша* [ПК,2 (227)]; ~ *тóо Арáпино тăрче, сă–нăмăч-кáл крăф, óде, кăжýве: "Ас г–утипáх лáмăта, мóмăта утăрвúх–а"* [ПК,2(229)].

**намдарџијка** adj, m 'познат, прославен' [V,PM,375].

**намера** f 'желба, планирање, цел' ~ низ шега го прашуваат домаќинот: *"Вaja ли е куќа на Н–Н?" – Ни кинисаме сус тоја намера, оти чујаме да е он арин чувек и оти има арна бахча, а уф неја една арна трандафилова китка. Нија пак имаме един арин каранфил, па дујдеме да са пугодме* [ТГ,162] – употреба на сврзникот да со декларативна – интенсионална функција,

наместо 'дека': чујаме да е он арин чувек.

**намери*** pf 1. 'најде (открие) нешто загубено, односно скриено' ~ *кату извади вода сос ковата, беши изл'ало и златнојут папуц; тогас царскиј син ходил сичката земја, да најди и другиот папуц... отиде в јасилот, намериха папуцут, гу најдоха и са земаха* [V,PM,207]; ~ *подранил ми гимитăр] сутрин рано в нидел'а] момин јодер да тера,] тргнал ми је по поле,] ни намери дрвоно. Тргнал ми бе по гори,] там намери дрвоно* [МП(Д),67]; 2. 'забележи, сретна' ~ *сношти минав крај Црвента Стена,] там намери два пресни гробови,] на гробови две златни крстови* [МП(В),79]; ~ *сношчи јотидох мају ле,] кончето да си напоја,] на нăзи чошма шарăна.] Тамо си мају намерих,] до двја ми моми хубави* [МП(Д),112]; ~ *одил сам либе, шетал сам,] до двајсе и пет седенки,] нигде те тебе не најдов,] па си се вратив, повратив,] на вашто ниско пенџерче,] тамо те тебе намерив* [МП(Д),133]; 3. 'доведе' ~ *малја, мила малја, едно лудо младо,] едно лудо младо, завјано, пијано,] винце ја попило, та са ја јопило,] та са ја опило, пăтје јă згрешило,] пăтје намерило на Данчини порти* [МП(Д),135]; 4. 'покаже' ~ *óни кóч кóл'ăт. Гу–кó-л'ăт, áма пу–тúло гу–кóл'ăт. Испąднýве Дунна́ Ѓўзăли́ца, ви́ке: "Дéдо, нé сă–кóле такá кóчут". Дигнáла гýшта, а–тăкá сă–кóле, сус–рăкта нăмирúла* [ПК,2(298)].

**намеси*** pf 'од брашно, вода, квасец и сол со мешање приготви тесто за да пече леб' ~ *му–рéкăл: "Ки–ти–кáм, áмă ки–ýмрăм". "Кá-жи, му–рéклă, áку ки–ýмриш!". Му–рéкăл: "Нáвари жи́ту, нáмеси лéп, дą–ми–раздáвиш ка–ки–ýмрăм". Фąти́ла, намиси́ла лéп, ај нąвари́ла жи́ту зą–дą–му кáже, и дą–ýмре* [БМ,200].

**намéста** adv 'тука-таму, некаде' ~ *óт би́ше гулéма сýша титýно сáмо намéста е никнáл* [ПК(Гăр)].

**намести** pf 1.'среди нешто, разреши како што треба' ~ *да не сą умýати, éм да вéлите: Шо ки јáдими или шо ки си ублéчими?... Илим Тáтко вáши а знáį шó į на нéбито, шо трибýва ут сăти вúа. Тукý пиши́н да пáлати на Господи́нова царшти́на и на нéговáта прави́на, и сăти ви́и ки и намéсти óн* [MV,K,255]; 2. 'постави нешто некаде' ~ *Дáвид му ви́ка на нéго у–дýхот Афéндо, шо му вéли уф псалти́рут: Ричé Гóспот ...: сéди си на дéсно ми, дур да и намéстам душмáните уздóло уф нóзите тфóį* [MV,K,...]; 3. 'направи нешто да биде недостапно, скрие' ~ *нáмести–гу тóо шéј да–н–гу–нáјдат дéцта* [ПК,2(80)]; ~ *дéк сј–о–тури́ла шéјо ќо–нáјде, али́с óн до–нăмисти́л, дă ви́јш* [ПК,2(177)]; 4. – (се)* 'зафати место, се смести' ~ *тукý вéл'ам на вáс шо уф Анадóло и уфдéка заóѓи слăнцито нóго л'ýди ки дујдéле, и ки си намéстат су Авраáм и Исаáк и Јáков на царшти́ната небéсин* [MV,K,265]; ~ *сéтне сă–нăмéстăт чéтте, ак–сă–суглáсăт еднáта чéта дă–дáа пóклон, ќи–зăстáне шó–ј тăнчáрут нą–óрто, ќа–ди́гне кăлă-чкăта прáво, и си́те ќи–пуми́нăт пут–тáа кăлăчка* [ПК,2(...)]; ~ *исти́на вéл'ам на вáс, кóлку да гу намéсти нéбито и зéмн'ата, кóлку идéн... нé į каби́л да сă намéсти нóмоту, дýри да сă тóкмат сăти* [MV,K,299]; 5. – (се) 'премине (од едно место на друго)' ~ *исти́на, исти́на вéл'ам на вáс, тó шо слýши*

*мо́јто прика́зна, да веру́ва на то́а шо ми пушти́, и́ма живо́т ду ве́ка; и на са̌дба не́ испа́ги, туку́ ки си наме́сти ут умре́ш на живо́та* [MV, K,330].

**наме́сто** adv 'означува замена на едно (нешто) со друго' ~ *Змео каж́ал: "Чи́м си ти́ по́сил̥ен, зе́ми еди́н ка́м̥ан, сти́сни–го и уд не́го не́ка п̥оте́че во́да". Ѓу́птино наме́сто ка́м̥ан искара́л едно́ па́рче си́рне и гу–стисна́л* [ВГ(М),272] – во контекстот е присутен сврзникот чим (чи́м си ти́ по́сил̥ен ...), што отсуствува и од македонскиот и од бугарскиот нормативен јазик; ~ *она ношта стануве, отврзуве кукошките, та на место них, туруве две пцета и ги врзуве ув врекјата* [ШК(5),430]; ~ *адна стара баба, ...ка го видела, посакала да го поруге на лудото и му рекла: "Ним сино, не чинувај така сос мајка ти, којата тја те е доила и от малечăк те глидела". А то, наместо да и́ отгуворе и расправе, га уждире на старата баба адин крлик* [ШК(5),419].

**наметне** pf 1.'префрли, нарами пушка' ~ *Тодор дружина не кане,] наметна тенката пушка,] утиде село Крушово,] пу ненјот милен пубратим,] у тој ми Мици касапин* [МП(В),73]; 2. 'стави на грб некаква наметка' ~ *и он саке да–а цал'уве,[ да цал'уве, да са просте,[ не му дават нејни братја,[ ни крај неја да пумине.[ Си наметна млади Стујан,[ си наметна то касаче...[ си испадна и уд цăркви* [ТГ,202]; ~ *Вангили́но, моја прва л'убо,[ саноќ ми си на рăка лижала,[ дури рăка, рăка јутрпнала![ дур на можам ќурк да си наметнам,[ ќерки ми са и ќурк намитнале* [ТГ,53] – во гевгелискиот говор некогашното вокланo р се изговара со призвук, според тоа би требало: пăрва л'убо, а не *прва л'убо*; ~ *ни́а ќ–о́диме нăго́ре дă–извăрвиме, а ба́ба пу–на́с гă–устави́ме. И, адно вре́ме ај–го и́де ади́н чуве́к нăмитна́л че́ргăта нă–гăрбо, дује́. Гле́дум ба́ба гă–не́ма. Ве́л'ум: "Де́ка–ј ба́ба?" "Е, умре́ ба́бă–ти, ве́ле, та́м гă–з̥арија́х уф–ади́н енде́к"* [ПК,2 (249)]; ~ *са́ношт ми си на рăка лежа́ла,] ду́ри ми е рăка јутăрпна́ла,] та не мо́жам ќу́рќот да наме́тнам,] нито мо́жам чубу́к да запа́л'ам,] снăхи ми се ќу́рќот наметна́ли* [ШК, СбНУ,(1),236].

**намет** m 'навеан снег, натрупан' [ПК, 2(78)].

**намига** impf 'прави гримаса, дава сигнали со тоа што едното око брзо го затвора и отвора' ~ *"е мадам, така е, и јазика за тебика дојдох. Не чинам кабул, тој стар прафтју да ми намига сос окоту и да ми маха сос главата"* [V,PM,78].

**намигне*** pf в. намига ~ *само една мома стојеше,] само една мома стојеше, леле,] бели симити кршеше,] бели симите кршеше, леле,] на ергени даваше.] Сос десно јоко ми намигна* [МП(М),128].

**намигнува** impf в. намига ~ *Кал'о, Калино девојко,] виши, виши највисоко.] На дјугена Турци седјат,] Турци седјат, кафе пијат,] често Кал'а погледнуват,] сăс јоко и намигнуват* [МНП(Д),132]; со исто значење: клéпа* [MS,s,73].

**намилено** adv 'загрижено' ~ *Калино моме хубава,] шчо ходиш милно вăз двори,] нажалено, намилено?] дăли тă мајка карала,] ил тă сă братја бедили?* [МП(Д),154].

**наминува*** impf 'навракја (некаде)' ~ *поминувам, бабо, наминувам,] на бел камен, бабо, починувам.] – Дека седе, бабо, дека седе,] дека*

*седе, бабо, калеш Грозда?* [МП(М), 62]; ~ *наминувам, навалувам,] на бел камен починувам,] и за Грозда јопитувам,] дека седе Делјан Грозда...] да ми вапца два бајрака,] еден зелен, еден црвен* [МП(В),150].

**намира*** impf в. намери 2. ~ – *Јанице пуста, Јанице,] все куга ју вас да дојда,] се тă намирам те Јанице, радосна, се засмеана* [МП(Д),183]; *н'óо о-намúрат за винóвин, нé му прăзнáват óти и óн имáл дéл, сé зéли [ПК(Мор)]* ~ *Росице пуста, Росице,] всекога јо вас да дојда,] все тă насметка намирам,] все жална, все разжалена.] Дăли тă мајка карала,] ил тă са братја бедили?* [МП(Д),148]; ~ *и вăрве, вăрве–си пу–пăтут; óде, óде, нăмúра–гу áнут. Сéдне ду чéшмата... и зúме дă–се–нăпúе вóда* [ВК,283] – во југоисточните говори (како што веќе истакнавме), за разлика од литературниот исказ, се забележува присуство на форми со перфективен презент – сéдне ду чéшмата... (м. 'седнува').

**намириса** pf 1. 'открие траг' – на ловецот му помагаат кучињата загар и тазија – загарот кога ќе го намириса трагот, лае, трчајќи по крива линија; а тазијата само трча, без никаков шум и без кл'афкање (= ситно испрекинато лаење), [ТГ,387]; 2. fig., в. намирúсуве 3. – кога кирациjата ќе тргне на пат или на пазар, соседот никогаш нема да рече дека овој од работата што ја врши може да има и штета, туку секогаш кажува: *"На, намириса оти таму има ќар... ки добије... Госпуд му пумаге!"* [ТГ,316].

**намирúсуве** impf 1. 'мириса по малку' ~ *тóо сúрăнто о–уставúме, фатúло да–намирúсуве;* 2. 'лесно и брзо го сеќава (и препознава) мирисот' ~ *е–е, он истýм ќи–флéзе ќи–усéте, нăмирúсуве* [ПК(Мор)]; 3. fig. 'итро забележува, дознава за некои работи што другите сакаат да ги држат во тајна' ~ *кóлко дă–крúјш, ут–тýк ут–тáм óн дузнáве, намирúсуве* [ПК(Гăр)].

**намисле*** pf 1. 'реши, одлучи, се определи за нешто' ~ *без мајчина благословија,] тој намислил и тргна.] По пато кај што врвеше,] слатки песни пејеше] и на ветерот думаше:] – Ој ти ветре, мој ветре,] ја поддувни ти јод горите,] замини ти на крај мен,] да разнесиш мојте гласја,] по момините уши* [МП(Д), 144]; ~ *намислил Стојан намислил,] воденица Стојан да праве,] со дванаесет камена,] пари си нема да плате... Стојан на жена думаше,[ Руске ле млада убава,] намислих море преслагăх,] воденица сакам да купам* [МП(К),61]; 2. 'посака' ~ *му–рéкла нă–дéтто: "Кá–ќ тă–испрáтăт ќи–тă–дăрýвăт сúчко, дă–нé сáкиш нúшто, сáмо да–ти дáдăт едúн злáтин пăрстин. Сăс–тóо пăртин, му–викáла, шó дă–нăмúслиш сè ќи–стóриш* [ПК,2(263)]; 3. 'се сообрази' ~ *лисицата фногу се молила на офчарут да не га утепе, но офчарут без да намисле оти она го куртулисала, га утепал и от кожата и си направил адин хубав кожух. Ето как: "Чини добро, најди зло"* [ШК,(5),430]; 4. 'кога мислата ќе биде упатена кон некоја личност' – сп. верување (суеверие) во Гевгелиско: кога платното ќе биде исткаено и кога ќе падне прачката што стои врз основата до кросното, тогаш едно од децата ќе ја земе прачката, ќе ја стави в уста и мижејќи ќе излезе надвор и кога ќе ги отвори очите, ако прво согледа машко дете тогаш жената што во тој час ја намислиле ќе роди машко, и обратно [ТГ,364].

**намистéн** adj 'ставен каде што му е местото, таму каде што одговара' ~ *éм вел'áле мигу ни́х: Кóј ки ни трąкáли на нáс плóчата ут врáтата ут грóбут? Как и разглидáле, а глéдат плóчата намистéна; óти бéши голéм нóго* [MV,K,255] – еден од многуте примери со нарушена конгруенција (расколебаност на категоријата род): глéдат плóчата ... óти бéши голéм.

**намли(ј)а** f 'окосен ред трева на ливада' — косачите се одмараат после три или четири намлии, што зависи од должината [ТГ,21]; – се почнува да се коси од северната страна и намлијте ги тераат кон југ, на страната каде што тревата е полегната. Намлијте остануваат ден-два онака како што се паднати – додека тревата не се исуши [ТГ,344]; ~ *кóга сă кóсе ливáта, шо ка: исфă̄ркат трéвăта и мăкáр то: чи́сто мéсто дудéка кó:ста фáште пу рéдо и дек ки пуми́ниш, знáчи рéд искóсăна трéва нăмли́а сă ви́ке* [ПД,122].

**нам нишан** adv 'никаде' ~ *дéк си, цéл дéн нáм–ниша́н тă–нéма* [ПК,2(78)]; се кажува дека нешто исчезнало без трага [ПК,2(180)].

**намокри*** pf 'направи нешто да биде влажно' ~ *и така тихиса на пăтју един азмак, нетри кату батиса кон'ут, отидох, дури да гу извадам от тąму, и јаз и кон'у си намокрихми, со сé са укăпахми* [V,PM,55].

**намота** pf 'завитка, свитка' ~ *мори сестро, мори моја сестро,] оди кови мојта добра којна.] Ми јотиде којна да ми кове,] му го сакат нејнто бело лице...] мори сестро, мори моја сестро,] нек ти дадат триста лакти платно,] да намоташ мојте болни коски* [МП(В),26].

**намотуве** impf, в. намота – на главата се носи фес (станува збор за периодот пред Балканските војни), а околу фесот се намотуве црна шамија. Под фесот се носи тирлик (= исплетена капица од памучен конец за да го чува фесот од пот) [ТГ,274].

**намрă̄да** pf 'потурне, фрли на страна' ~ *л'у фáти да га пи́та на жáбата, дали и́ма и дрýги жáби сос нéа. Жáбата му вели́: "óшти единáјси жáби и́ма". Тогáс га утепá жáбата и га намрă̄да нататакан* [V,PM,28].

**нąмрă̄ште (се)*** pf 'кога со изразот на лицето покаже незадоволство, лутење или загриженост' ~ *нąмрăшти́л се чи́ниш кóрбут му–прăпăднáл* [ПК (Грам)].

**нąмрă̄штин** adj 'кога некој има налутен или загрижен израз на лицето' ~ *áк о–ви́дум нąмрă̄штин áс ни́што нé му–удгувóрувум, бéгум пóдилéко уд–н'óо* [ПК(Грам)].

**намури (си)** pf 'се налути, се намурти' ~ *излези и арапинот, пак му ја зе и другата мома за три вр̆авја алтуни. Си чиниха те две сестри на арапиновата кашта. Гол'амата фати, си намури на арапинот, сé криво гу глендаши* [V,PM,234]; ~ *аjде дојде време, пак тас си намури, пак накривја гу глендаши арапинот, пак арапинот ја вели: "џанăм што толко си намурила"* [V,PM,235].

**намурин*** adj 'се кажува за некој што е нерасположен, налутен и тоа го покажува со изразот на лицето' ~ *излези и арапинот, пак му ја зе и другата мома за три врăвја алтуни ... Гол'амата фати, си намури на арапинот, сé криво гу глендаши. И арапинот ја вели един ден на неа: "џаним, ти што си толко намурина* [V,PM,234]; и: намуртин ~ *то:–ј нăл'ýтин зă–нéшто нă–мéне, ми–сă–л'ýте и нé ми–гувóре, намýртин óде и нéма маабéт уд–нéго...*

**намăн** interj (во служба на припев) ~ *ѝзвур вóда извурвáше, ама намăн, ѝзвур вóда извурвáше] ду–двé рéки притичфáја, ама намăн, ду–двé рéки притичфáја* [ДК,156].

**намăрде (сă)*** pf 'се намурти' ~ *шó–с се намăрдѝл* [ПК(Гăр)].

**нана*** f (наној – vok.) 'мајка' – *штотуку врвиш, штотуку шеташ,] штотуку шеташ Горну Пужарско.] Кој ми те лаже, кој ми те маме?] – Мен ме лаже, мен ме маме,] наној мори ти стара,] сива Мина, цан Вилика* [МП(М),52]; ~ *– Море, на душта ти било, нано, дрва јем камен'е,] мила нано, дрва јем камејне,] море, ти што мен ме даде, нано, на идно старо јаро, мила нану, на идно старо аро* [МП(М),129]; ~ *на сарај ќи седиш, Ајше, јалтани ќи носиш,] јалтани ќи носиш Ајше, чели јуд видело,] жалтици да носиј, нано, што Јисин да беше,] јопинци да јодам, нано, што Јисин да беше* [МП (М),138].

**нáна*** f 'митолошко суштество, џуџе (?)' ~ *и óде у–инă кăлѝва. Нăтре инă–дýпка. Кóа ќи–вѝде – двăнáјсет мисýри, двăнáјсет лăжѝци, сăте пу–двăнáјсет. Ама тáму живéа нáни. И чýпăта си–лигнáла нă–кpéвитут* [ДК,144].

**наназăде** adv в. назат ~ *и л'ýто ме óна кăлне:] "От бóга да си нáјдеш,] на постéле да си гнѝеш,] џăрве снáга да–т изедăт!"] Се вăрнáхме наназăде,] дојдéхме си во гóрата* [ШК, СбНУ,(1),119]; и: нăнáзăт ~ *сă–свăрший свáпта. Дéцта, вѝе дрýјте дéца, дóма устăнáја, не утѝдија нѝгде. Е, нáпкăмта, кă–сă–вăрнáја, сă–вăрнáме нѝе нăнáзăт* [ВМ(Цăр),320].

**нанака** adv 1.(просторно) 'онаму' [МЕ (Р),174]; ~ *тýа нăнáка зă–петстóтини ил'áди се–прудáвăт, тѝ милиýн сáкăш... Гу–устăвѝ дéјту, гу–носѝ нăнáка, јá и нéкуи и–купѝли, дéца* [ВЕв(Кор),304]; и: нанáки ~ *заминá нанáки* (= отиде онаму) [ПК(АЌ)]; ~ *избегá нăнáки*; мáн-гу нăнáки (= игнорирај го, немој да се грижиш) [ПД(Фур)]; ~ *вѝкум: "А óј–си нăнáки, тѝ нé ми трéбиш. Ас ти–кажáх", вѝкум áска. Уш нéкуј кнѝги пишувáл, вéл'ше. Нé гу знáм кăквѝ кнѝги сă–тѝă нéгуфте, кóј гу–знá. Мáлку уд–ăкăло пéрнин бѝл* [ПК,2(239)]; во Мегленско: нанáкиј ~ *му–рéкăл: "Зéјни дă–та–пл'ýјнăм на–мýцкăта и ќи–разбéриш шó лáфе дивутѝјне, ајвáјне... шó зборăт óни ѝма да–ти–кáжăт". "А" – му–рéкăл тóј, зијнáл, му–пл'ујнáлă тá змѝјта у–мýцкăта и си–избигáл нăнáкиј* [БМ,199] – во контекстот имаме уште една потврда за проширената употреба на предлогот на наместо 'во': дă-та-пл'ýјнăм на-мýцкăта; ~ *па, нанáкиј ѝма стрáжа, ка–отѝдикнă на–тá стрáжа óште пóфéрк. Е, кă–са–пуштѝ... ќи–нă–изéде. Е, мáјорут глéда. Тóгăј мáјорут: "Пýшти–ј бре, кýче крáстăву, л'ýјту – му–вéле, éт ут–тăквѝја кă–ту–тéбе нарóдут си–гу–здивѝмă и óште дѝву–ј", вéле* [БМ,194]; 2. (временски) 'потоа' ~ *и му– рéкле: "Ти уд–вá дéн нăнáкиј ки–ни–бѝјш сéстра; тýка ки–сéјш, нѝе ки–та–рáниме, ки–на–пéриш, ки–на–чýвиш"* [БМ, 198]; ~ *уд неколку гудини да нанака и ангаријата за пăтиштата като коа сă сиче* [МЕ(Р),74]; ~ *да му ричé на Сѝмона Исус: нѝм сă плáши, ут сéга на нáка ки бѝдиш ловáч на сфéтут. И извадѝле каицити пу сýхуту, и а уставѝле сè шо си имáле* [MV,К,272]; и: нáкă.

**нанеја** f 'ментол, ментово масло кое служи како лек' – во јужните македонски места, особено во источниот дел, од Солун кираџиите

и трговците ги внесувале сите бакалски потреби (шеќер, сол, фиде) и сите манифактурни, праматарски потреби (басма, платно, накит и сл.), освен тоа носеле и разни лекарства: анодино, рачиново, нанеја и др. [ТГ, 414].

**нанетре** adv 'кога нешто не е надвор, односно кога е внатре во рамките на нешто' ~ *тогас тој и клатнал хортомата, та гу пуснаха. Си завратја оттамо, отиде по-нанетре, најде четириjси удаја* [V,PM, 220]; в. нетрика.

**нани-нани** 'препев од детска песна' ~ *нани, нани, машко дете,] нани да ми пораснищ,] да пораснищ големо,] да ми одиш на чколија,] на чколија со дечијна* [МП(В),320]; ~ *тоги мајка мен ме, Стојан,[ л'уто праклăнала,[ л'уто ме праклăна, Стојан,[ песна ми пејаќи:[ "Нани ќерко, нани Јано![ гулема пурасни,[ мајка ќи те даде Јано,[ на куќа, бугата",[ Госпуд да ти даде, Јано,[ душа што ти саке...[ Госпуд да ти не да, Јано,[ Чедо од сăрцето"!* [ТГ, 201].

**нани́же*** pf в. ниже ~ *и–рибáрут си–извăрви́л пọ–пăтут, а–лẹси́цăта скọкнá ọт–пăнăгóнут и си–и–сọбрáла ри́бите и си–и–зạнẹсéла дóма, и–нăнижáла дạ–му–сă–сýшăт* [ВМ (Са),316]; ~ *одговара млад собаша:] – Не си моме при мајка ти,] ти си моме при собаша.] – Ој собаша, млад собаша,] ја подај ми врашко ноже,] да си сечам бисерче,] да нанижам флорините* [МП(М),100]; ~ *си собират јунаци три, прајат бајракот нарчјан хламбор... на един калам го нанижјат от едната страна на богазиата* [V,PM,248] – како што имаме споменато (на повеќе места), во овие говори присутен е образецот позајмен од балканските јазици: придавката да стои зад именката, во случајот (во контекстот) појавата е проширена со тоа што зад именката срекаваме број: си собират јунаци три.

**нạни́кне** pf 'се појави, изникне во изобилство', в. ни́кне ~ *и, пучнá дạ–а–рáне вóшкина храна. Тá, вóшкта стạнáла óште пóгулéма ут–ши́што. Стạнáла и гу–извạди́ла, и у–пóгулéму нéшту. Стạнáла и сạ–прăви́ла скóро кăту јáгне, дýри и влáкна му нạникнáле лéву–дéсну* [БМ,194].

**на-ни́ску** adv, opp. на 'високо' ~ *áку пóш' на висóку, ут слăнциту и́сă раступ'áт крилáта, áку пóш' на–ни́ску млóгу, ут мур'éту и́сă н'емлади́сат крилáта* [MS,t,58].

**нанка** f в. нана ~ *– Мори што т–је ... глава преврзана,] глава преврзана со црна шамија?] – Исин се јармаса многу од далеку, многу од далеку дури од Полени...] – Молчи Љуше, молчи, нанка ке–с–ја даде,] на сарај да седиш флорини да носиш* [МП(В), 56]; ~ *кажи, кажи Сулејман аго,] што ти–ј глава пудврзана...] – Дил ми питаш стара мајко,] јаска нанко ки ти кажам,] што ми глава пудврзана.] Мојта нанко јармасника,] друго либе зал'убила* [МП(М),98].

**нáнка** impf 'успива мало дете со пеење: ~ *нáни–нáни мáмино; нạýчино–ј дạ–го нáнка бáб–му, сáмо тóги (ус–н'áа) зạспи́ва* [ПК(Гăр)].

**Нáновица** top. 'месност, ниви во околината на с. Кăрчово (Даловишко)', образовано од л. име Нано + суф. –ица, често присутен во микротопонимиската номенклатура [ЈИ,МИ...,163].

**нạнóвọ** adv 'кога нешто се прави по втор пат' ~ *"... éвẹ прẹт–мéни пи́смóтọ, кóạ му–гọ–дạдé нạ–кạпẹтáнọ. Ас нẹ–сăм винóвạн. Tí м–испрáти и–áс пристạнáх, стạнáх*

*зéт! Céą, вúką, шó–ę, зáęдną ќę–живéęме". Нąнóвą гóзбą* [ЛК,126].

**наноси (се)** pf 1.'носи убава облека многу време, до наситка' ~ *мори, не ми била таја вишна јела,] туку била нејна миуна сестра,] мори уд ного милос сестра не мажиле,] и му велат на нејнта миуна сестра:] – Носи, сестро, носи наноси се,] и муминцка руба и нивистинцка* [МП (М),98]; 2. 'носи некаков товар во големи количини' – често пати на стројникот му зборуваа: *"Будала сум да одум уф тија ѓупци! Ни на леб са нафтасуве, ни на вода са наносуве!"* [ТГ,280].

**наоѓа (се)*** impf (в. нава) 'постои некаде' ~ *тија села шо се наогјат узгорă ут друмут сă велјăт кăрџи села, уздолните полџки* [МЕ(Р),74]; — кога некој се фали дека е многу среќен и дека се́ му оди од рака, другите се шегуваат со него велејќи: *ми как, се́ уф тебе а наоѓат уд бадникут парта, ного си касмитлија* [ТГ,82-83] – големата носовка, како и секундарниот ер во гевгелискиот говор се рефлектирале во ă, па според тоа зборoформата бадникут треба да гласи 'бăдникут'; ~ *токмо на читăрдесит километра на зајдислăнџа ут Солун са наогја истум до друмут* [МЕ(Р),68]; ~ *кă–сă–свăлúл нă–дóлнăтą зéмна, уддéл пу–нéкуа пăт нáис плăнúнтą. Нăóјѓą тáм ąнą–бáбą у–ąнą–кулúпка* [ВВ(Кр), 311]; ~ *се наогја прид иден "паметник" шо му–ј пувăрјна мислите на новичка ут 2200 гудини напред* [МЕ(Р),69]; и: науди* ~ *ги–пąсрéтąл фúнą, твá, ąнóвą, и–тúą пąрú ги–врáт'ą и тúą шą–му–ги дáвąт дрýгити... Кóą ąтúшли тúą, пá ги нąóд'ąт пąрúти. Сęгá сę–чýдąт, кąквá рąбóта тáą* [ЛК,113], односно нăóжде ~ *éла, éла, мóме Кăтирúно,] кóјна ќи–прудáдум, тéбе ќи–тă–зéмум,] нúм си–прудáви лýдо твóјта бăрза кóјна,] куту твóјта кóјна рéтко сă–нăóжде,] куту мéне мóма сáма ќи–ти–дóјде* [ПК,2(328)]; или со комбинација од стариот и новиот рефлекс за *tj: нąóжќе ~ *нáпкум, ką сă сублéчăве дóма дą гу пéре сéстра–му, прáќи, сéстрă му гу нąóжќе кáмăнчто и нă мóж дą сă нąглéде нą нéго* [ИГ,110]; односно: нąóжџą* ~ *и тáка и прăвúа. Сă–кá-чфа крúвјут нă–слéпјут и óдăт. Пу–пăтут дéк удéа нăóжџăт иднă–крýша* [ВК(Тр),323]; ~ *тúа сă–бúăт пéза су–нéа, сă–чúнăт. И óде тó цáрут тáму пá нă–лóф, пá и–нăóжџа* [ДК,114]; односно нóјџе (со фонетски промени) ~ *ут–ką–пуминáле двáјсе гудúни, сą–дукąрáло рéт тó:–тăргóвăцо дą–дó: пá уф–тó: сéло. И úде. Вéчąрта си нóјџе акрáно, уф–кąвąнéто пусąдéле* [ПД(Н),151]; и: нóѓе* ~ *Ее, кóлк úма пу–пăто зăкóпино. Ќ–ýмре, ќ–о:–зăкóпăт, ќ–ýмре. ќ–о:–зăкóпăт. Устăвáли пу–пăто и дéчка. Кóлк úма е–ее, нóѓино пу–пăто: зáвиј–го, óстав–го, зáвиј–го, óстав–го. А нéкуј кóј умрéл, тáм си–ј–зąкупáли. Тáм ги–уставúли, пу–пăтишта* [ПК,2(309)].

**наóкул** adv 'во блиска окруженост, покрај' ~ *изва́ж'да нóж'у за да гу закóли; и тóј гл'éда, н'éма пуидúн наóкул* [MS,t,18]; ~ *кă–пурăстéла двáјсет гудúни чýпăта нé сáка цăрно, сăкáла бéло мăш... Ину–дéн шó прáве? Нáе нăóкул нúкуј Арáпи, му вéле: "Кóлку пáри сáкăте мéне дă–мă–дúгните дă–мă–зăнéсте у–бé-л'те?"* [ДК,230]; и: наоколо ~ *колко за богатлака, толко оште и за чашата, чи, л'у колчим пила с нејă, сја напăл(н)ела алтан'а, расчјула сја на сјакаде, и ходили сичките от наоколо да ја гледат* [V,PM,285].

**наóпуку** adv 1.'нешто ставено на обратна страна – со лицето назад, односно на долу' ~ *сл'ази да си пој д'ăт'ату, ги изваж'да папуцит'а ут нугата, ги врăзува наóпуку* [MS,t,22]; ~ *ква ќи–умри женатạ, пола свет пạднувạ зạ–мạжо. Или мạжо квạ–ќи–умри зạ–женатạ. Викạ, пола свет пạднувạ, ạ–ас квạ ќи–умрạ, ако милувạ зем'атạ нек се–обăрни наопạку свето паднал зạ–мене* [ЛК,120]; ~ *тогăј јарăџијте нă погулемите мал–сăјбиј биле по–арни, сеа нă–опăку ув по–мăлечките* [МЕ(Р),85]; и: нăопко ~ *значи ак пулупиш нешто, ак гу зăтвориш уд горе: гăрăнто, тенџăрто ќо: пулупе или до: убăрниш нăопко* (садот) [ПД,120]; односно: на(ј)опако (без редукција) ~ *дето беха за гул'ките,] те ојдоха и дојдоха,] дето беха за гроздето,] л'у ојдоха, ни дојдоха.] Фатил ги је, врзал ги је,] врзал хми је бјали рăки,] бјали рăки најопако* [МП(Д), 187]; ~ *бабата зема една честина и брашно и един бакăр и една пирусќа, та отиде праве на брјастот; удол седна, фатила на–опако честината и клала брашно да тсеи* [V,PM,241] – пишува тсеи, но според нашите сознанија групата тс во долновардарските говори се реализира како ц, т.е. треба: брашно да цеи; во Кукушко запишавме: нопко ~ *нопко си–турил капта* [ПК(Гăр)]; 2. изр.: сите нопко, он нă-тирсине ~ *тạка сă–вике зă–некуј чувек шо рăботе инак, не тăка как шо требе, как шо–ј редо* [ПК,2(194)].

**наора*** pf 'ја разрие земјата со рало (или плуг), ја приготви за сеидба' ~ *наори лудо равни дворове,] посеј си лудо силни јадове,] та чакај лудо, та ги почакај,] ако поникне лудо босилек,] сăс тебе лудо шче се земеме* [МП(Д),128]; ~ *чикаларот пита, распита,] дека има лозје гулемо,] там да јодам да се накопам,] чикаларот пита, распита,] дека има нива голема,] там јодам да се наорам* [МП(В),302].

**наóстри*** pf 1.'со камен или др. нешто прави острилото на нож (или секира, или коса) да сече поубаво' (со исто значење: натóчи) [MS,s,73]; 2. fig. – (се) 'се налути, стане раздразлив' ~ *ним му–удгуворуви, о–гледиш сă–нăустрил дạ–сă–кара* [ПК(Мор)].

**наóстрин** adj 'нож (или секира, или коса) што сече убаво' (со исто значење: натóч'ин) [MS,s,73].

**наóстр'увáни** n 'процес на острење на средствата за сечење' (со исто значење: натóч'увáни) [MS,s,73].

**наочари** pl.tt. 'направа со специјални стакла низ кои може да се гледа подобро' ~ *"Хеј, зашто велиш, мила ќерко,[ веѓи да те бол'ат?" – "Мамо, мори мамо,[ очите ме бол'ат!" – "На очи си наочари,[ на веѓи си веѓилце,[ на чело си алтăнче,[ на глава си фино фехче"* [ТГ,96].

**нападне** pf 1. 'се нафрли (врз некого)'; 2. изр.: ја дрјамка нападна (= почувствува силна потреба од спиење) ~ *чака го мари Борјана,] јот пăрви петли до фтори,] шарăн је рăкав навезла – пак си го нема, та нема!] Јанка ја дрјамка нападна* [МП(Д),90]; ~ *ка је задримала та млада нивеста,[ ду којна ду грива, ду девир ду рамо,[ и што си му веле, веле ем гуворе: "Девир, милин девир, дремка ме нападна,[ сон сум сунила, мојте два ми брата,[ два бунара копат и двата биз вода* [ТГ,171]; ~ *мајка на Боја велеше:] Легни си дете да заспиш,] јас ки те скорнам да отвориш.] На свекрва атер на скрши,] легна си дете да*

*заспие,] тешка ја дремка нападна* [МП(К),69].

**нạпáѓạ** impf 'обвинува' в. нападне 1; ~ *квạ–пóрáснạлọ веќи и–шкóлọ, твá, ọнóвạ, и–бúл упрạвúтẹл нạ–дạржá-вạтạ, едúн вúд дạ–кáжими, úмạ дọвéриẹ, нáли! А–пọштó пọсúнẹтọ дẹтéтọ, нạ–фạрạóн жẹнáтạ, сẹгá жẹнúти, знáчи мнóгу билó ўбạвọ, кáкọ си–зạл'ўбилạ у–нéгọ и–гọ–нạпá-ѓạ сẹгá. И фạрạóн зéвạ гọ–зạтвáрá* [ЛК,111].

**напазáр'ува** impf 'изнакупува повеќе работи на пазар' ~ *дава хи мулето, штјува на пазар', напазáр'ува, на-купóва на децáта јад'áне пешúн'. Гладни! Купува јад'áне, и им купува дрехи да са облекат* [ВД(Ка),334].

**напạкóсте** pf 'направи штети, пакос-ти' ~ *дý·шта мó–ј тạквá, сáмо глéде кáк дă–т напạкóсте* [ПК(Грам)].

**напạнạгóн** adv 1.'кога врз товарот што од двете страни го носи коњ или магаре се става уште нешто одозгора'; 2. fig.'кога врз грижите (обврските) што некој ги има премногу, ќе му се дотури уште нешто' ~ *тáа рạбóтта шó му–гạ–нạ-прạвú му дујдé куту напạнạгóн, нé ти трибýвше тóо* [ПК(Грам)].

**напаре*** pf 'кога повредено место, посекотина, ќе се стави врз пареа од вруќ зејтин' – кога некој ќе се набоде на голема шајка, односно на голем трн (глог), местото се вика начапарено. Раната прво треба да се напаре (да не земе вода, т.е. да не загнои): ќе се земе жар врз кој ќе се капне малку зејтин, или ќе се стави малку свинска маст и врз пареата ќе се држи начапареното. Потоа раната се лекува како секоја посекотина [ТГ,239].

**напасен*** adj 'кога добитокот се најал трева' ~ *ој јуначе, јунак Крали Марко,] наште јовци трева напасени,] наште јовци солца накрмени,] ами јовци вода не појени.] што заклучи Јуда Самовила,] што заклучи дванај-сет извори* [МП(М),27].

**напаси*** pf 1. 'го надгледува и чува добитокот кога се храни (со трева)' ~ *утринтá пáк му вéли нá бишкá-рина: "óшти динéска áко мóжиш да ги напáсиш, ке ти гу дáм жрјáпчету!"* [V,PM,117]; ~ *тјáнака му вéли: "проминá, áма тúнака не мóжиш да гу пристúгниш, туку да ти дáм тáја кубúла сос жрјáпчинто и, áку мóжиш да ги напáсиш, ки ти дáм жрјáпчинто"* [V,PM,117]; ~ *Гóрọ–ли, гóрọ зилéнọ, ẹј–зилéнọ, ẹј–зилéнọ,] имạш–ли тр'áвạ зилéнạ, ẹј–зилéнạ, ẹј–зилéнạ,] дạ си–нạпáсạм стáдọтọ, ẹј–стáдọтọ, ẹј–стáдọтọ* [ЛК,130]; 2. – (си) ~ *филдишите, как ки си напасат на ливадите, ке да идат да пиат ракиата на вода месту, ки си упиат, тогас балтаџии-те да са хазăр* [V,PM,42].

**напасува (си)*** impf в. напаси (си) ~ *пот гората има широки ливади, при ливадите има чешма; четиријси филдиши излеват от гората, пасат на ливадите и, кату си напасуват, пиат вода* [V,PM,42].

**нạпáти (сă)*** impf 'се измачи' ~ *и–тăмáм утúшла óфцта уф–тăрлуто, лéгне уф–срéт óфци, сă–скрúла ф–тăрлуто. И вăлко: "Пăтúло, пăтú-ло, дóјци јáгнито". А пăтúло, с–нăпă-тúла, уф–срéт óфцте лигнáла* [ПК,2 (224)] – уште еден случај на употре-ба на перфективен презент, необичен за литературниот исказ: лéгне уф-срéт óфци (**м.** 'легнува...').

**нап'éкува (сă)*** impf 'се изгорува' ~ *јас сă нап'éкух, ти сă нап'éч'и* (со исто значење: сă пупáр'увам) [MS,s,73] – возможно дека Малецки згрешил, имено глаголите сă

нап'е́кува и сă пупа́р'ува немаат исто значење, првиот значи: се повредува од допир со огин или вруќ предмет, додека вториот: се повредува од допир со вруќа течност: сă пупа́р'ува од вруќ зејтин, вруќа вода. Очигледно дека се работи за нијанси, што Малецки како нероден говорител не можел да ги знае.

**напелесува*** impf в. напилесе ~ *ката ѕастра на царцката керка ќајата, емен ке измолзал две–три офци, ќ–и гу пуштил млекото, за да са мие... зашто било дилеко, истинувало, дур да го носат, затова ного напелесувала царцката керка* [V,PM,295]; ~ *сѐ ми–напиле́суве о́т сă–вăри́нум до́цкăна* [ПК,2(80)].

**напендик** m 'услов, пример како треба нешто да се направи' – тој што ја насадил кокошката веднаш треба да седне на земјата и малку да поседи, зашто тоа му е напендик дека и кокошката потоа ќе лежи (врз јајцата) [ТГ,402] – празноверие.

**напердáше** pf 'изнатепа' ~ *на́пердаш–јо: а́дно а́рно тă–дă–ви́де* [ПК(Мор)].

**напе́рчин** adj 'се кажува за човек што се однесува многу гордо и непристапно' ~ *но́го сă–пра́ве то́о вăш Ми́то, но́го–ј напе́рчин, кут де́–ј не́–зна́м ко́ј* [ПК(Мор)].

**напи́ва (сă)** impf в. напии (си) ~ *сă напи́ва то́ј и сă фармако́сува; и па́жда* [MS,t, 60]; ~ *научила сă кăзăм Тудора,] вечер на јода нимој да ходи,] се утром, утром по месечина.] Там си ми најди ја лудо младо,] ја лудо младо кон'а напива* [МП(Д),126]; ~ *Маро ле мари, Маријо,] Мара си вода налива,] лудо си кон'а напива,] на Мара думи зборова* [МП(Д),127]; ~ *му–ве́ле...: "Бра́те, не́ пи́ј уд–ва́а во́да. Ќи сă–сто́риш е́лен". И во́а: "Иии, се́стро, шо́ и́ма?", му–ве́ле. Сă–нăпи́ва во́да – сă–чи́не е́лен* [ДК,125].

**напии (си)*** (и: напиј, односно напие) pf 1. 'кога некој ќе голтне течност (пр. вода и сл.)' ~ *да сă наид'е́ш' , да сă напи́ш', да в'е́ниш' кни́гата, на скумин'о́ ва́са но́ш' да с'адиш'* [MS,t,31]; ~ *тогас тојнака га вели: "дај ми, дивојку, вода да си напиа!" И тјанака му даде вода сос сребарн ибрик, си напи* [V,PM,77]; ~ *това сиромах кату си напи вода, рече на дјатету, без да знај, ча он га има правена чешмата: "их олан, побратими, какви будали л'уди има на земјата? Да имам толку пари, јазика хождам да открадам куунциовата жена, а не да чинам тука чешма да пиат светот!"* [V,PM,67]; – во контекстот има пример со глаголска конструкција од типот "има (нема) + гл. придавка" во првичната форма: га има правена чешмата, во која е сочувана постарата состојба кога придавката се согласувала по род и број со именката (такви случаи забележивме на повеќе места); 2. 'се опијани' (се напил ракија) ~ *вечерајте не ме чекајте,] јас вечерав на мејана – ] јало пило, сум се напило,] голем џумбуш сум направило,] сум утепал син на мајка* [МП(Д)169]

**напи́ке (сă)*** pf 'влезе, се намести некаде (со туркање)' ~ *ка си дуна сечко един ветар и дош, ка си зафати една лапавица, хеј море, хеј, чувек уд студено уф мишији дупки да са напике* [ТГ,12]; ~ *и стана́ле, да гу изваді́ле во́нка ут гра́т; и гу носи́ле ду́ри на врăфут плани́нцќут, та́мо шо би́ла не́гова гра́т темилиса́на, да гу субо́рат ут та́мо до́ло. Па о́н си напика́ уфстре́т на ни́х, и си о́диши*

[MV,K,325] – линеаризацијата (присутна во контекстот) кога атрибутот доаѓа зад именката не е карактеристична за македонскиот стандард: вра̌фут плани́нцќут, такви примери има повеќе во Зборникот на Верковиќ: дванајси човеци негови; колакот големојут двамата ки го разбијат и др.

**На-Пикла** top. 'месност со ниви крај реката Пикла', с. Тăрлис (Драмско); сп. стсл. пиканина 'урина', кор. е ономатопејски [ЈИ,МИ...,163].

**напилесе** pf 'искритикува, нападне некого со навредливи зборови' ~ *са варнал ут пăтут, си дошăл дома. Жента мо* (заменската форма мо место 'му' не е погрешно запишана), *ка гу видела, фатила да му напилесе. – Му са дудеало от напилесии, станал па кинисил да оде на чуждина* [V,PM,272]; ~ *Одил, одил, па му са натажило, па са вăрнал. Жента мо, ка гу видела, па му напилисала* [V,PM,272].

**напилесиа*** f 'навредливи забелешки упатени кон некого' ~ *са варнал ут пăтут, си дошăл дома. Жента мо, ка гу видела, фатила да му напилесе. – Му са дудеало от напилесии, станал па кинисил да оде на чуждина* [V,PM,272].

**написан*** adj 1. 'со помош на знаци е изразена некаква содржина' ~ *фăв торбăта има] крвава кошул'а,] фăф кошул'а има] рăка завијена;] на рăкăта има] до сребăрăн прстен,] на прстен'а има] имја написано* [МП(Д),162]; ~ *бела книга дојде јод Постол војвода,] црно написана, многу жаловита,] и није да јодме помош да направме,] помош да направме на Постол војвода* [МП(В), 135-136]; ~ *на̣-рăки́те-му имáлу гул'áма кни́га̣ и на̣-книгăта̣ би́ло нăпи́сăну: "Кăтó причăтéш тăс кни́га̣, јá шта̣-стáна̣ и шта̣-са̣-óжăн'а̣ за̣-тéб'а̣"* [ВД(ГБр), 330]; и: нăпи́шин* ~ *нă-Питрóвдин нă-дéно сме бéгни. Спруму-Питрóвдин нă-вéчăрта нé сă-пугуди́ли Гăрците и Бугáрто. Имáли дóгувор нăпи́шно. Фăти́ла вујнá, óти Сóлăн сакáла Бăлгáрија дă-гу-дăржe. И кá-ј зафáјкăт нă-нáште, уф-жéтва, гóли, гóли бигáли* [ПК,2(309)]; 2. 'нацртан лик' ~ *свенцéту са̣ нạпи́са̣нă на̣ икóнăта̣* [ПС(З),69]; 3. 'одреден, зацртан како ќе биде' ~ *шо-ќ ти кажум! Тăва шо-ј нăредно, нăпишно ќи-дојде. Не вирум ас нищо. Еми, ног арно видех, тă-ќи-вирум, дă-вирум!* [ПК,2(279)]; 4. изр. али́с нăпи́шна-ј (= се кажува за девојка што е многу лична, со убави црти) ~ *Ли́мба, дóдинта штéрка али́с нăпи́шна би́ше, áма бис кăсмéт, нé-ј сă-пугуди́ и́ч мăжо* [ПК,2(151)].

**на̣пису́ва** impf, в. на̣пи́ше ~ *вá фáјка на̣пису́ва едну-пи́сму ду-тáтку-му и му-пи́се тăкá: "Ти мă-и́мăш дăдéно на̣-ѓáвăлут, на̣-фил'áн дăржáва и́ма та̣кви́ја л'у́де, седумми́на брáтка-са, ки-ј̑-пу́штиш ту́ка"* [БМ,195]; и: нăпи́шуве ~ *тóо тăргóвицо нăпи́шуве адн̆á гулéма кни́га, пи́смо демéк, гă-дáве нă-пăрхутчи́та, а óн тáа нидéл'а устáне уф-Стру́мица, дă-кáжме, де. Г-испрáште ни́х* [ПК,2(271)]; ~ *Ви́ка̣: "На̣-тéбе̣ ќи-ти-про̣дáда̣м". Го̣-нóсе̣ уф-Сóлун и му за̣кáчува̣ еди́н ка̣ртóн на̣-гăрди и пи́ши: "Си́но го̣-про̣дá-ва̣м"... А-óн имáл дв'á ќéрки. Е, и-на̣пи́шува̣ е̣днó пи́смо̣, му-гó-дáва̣ на̣-ка̣питáно̣ на̣-брóдо̣* [ЛК,124].

**на̣пи́ше*** pf 1. 'кога со букви ќе бидат претставени зборови, односно мисли' ~ *му-ви́ка̣: "Д'áдо пóпе, áс óда̣м за твá м'áсто̣. Ова̣ пи́смо̣ да̣-го̣-на̣-*

*пи́шạ и–дẹтéтọ мóжẹ–ли дạ–ми–гọ–ọднéси дóмạ?" "Е, зашто́?"* [ЛК,108]; ~ *нă–мóжум пи́смо дă–пи́шам,] нă–мóжум дýми дă–рéдăм.] Зимáјте адна́ бéла кни́га,] нăпишáјте адно́ цăрно пи́смо,] испрăтéјтј–о нă–мóјта мáјка* [ПК,2(271)]; 2. 'исцрта' ~ *сáкше óчте дă–му–ј извáде и вéжди му–нăпишá* (= сакаше да му направи лошо, му направи добро – поговорка) [ПК,2(192)]; 3. – **(сă)*** 'се зацрта што е судбинско и што е предодредено на треќата вечер од наречниците да се случи' ~ *кạжá: "Дạ–пурáсниш, ка: ки би́диш гулéма мóма дạ–сạ–вăрнум дạ–тạ–зéм. Зạрди́ тó: јáс тạ–нạдạнáх нạ–кóло, дạ–нé тạ–зéм; áма шó сạ–нạпишáло то: ки–би́де, пạ–јáс дујдéх дạ–тạ–зéм* [ПД,151]; ~ *трéтта вéчер дéтто сă–пугóди тáму. Сă–утвури́ла врáтта нóшќăта... Дóшле рични́ците и пýл'ат. – "Сéга шо дă–пи́шиме нă–вó? Тó, вéле шу–лéже тáму, тó ќ–ă–зéва чýпăта!" Е, нăписáле и си–ути́шле* [ДК,151].

**напкун** adv 'кога нешто се случува отпосле, потоа' ~ *напкун пиха ракиа сăс жените, не стига това, анасина сиктимини, напкун сакаха жените да скокат голи* [МС(В),72]; и: напкум ~ *нáпкум, кạ сă сублéчăве дóма дạ гу пéре сéстра–му, прáќи, сéстрă му гу нạóжќе кáмăнчто и нă мóж дạ сă нạглéде нạ нéго* [ИГ,110]; ~ *дудек сум на нога и дудека рăци и нози ми дăржат да гу удомум* (= да го оженам), *па напкум што ки ми даде Госпуд – тоа!* [ТГ,132]; ~ *имало един цар, пувил'ал: уф градут мо л'ујто да не седат ного доцкана на вечара; пу вичери напкум да не свитлее никуа куќа!* [V,PM,267]; ~ *напкум нă долниут (Баа–бегувут) кунак, ут ка му дăдеа иден огин нă аерут и сăмăлăкут ни ут бигликј ни уд ништу не сă виде* [МЕ(Р),89].

**нáпкунта** adv в. нáпкун (< – напокон) [ПД(131)]; ~ *јунáкут ă–свăрши́л тá: рăбóтạ, нéкуạ би́вăл зăклáл, прăви́л мéсу кóлку трибувáл, и–зéл тá: кóжтạ ă–нăпăлни́л вóда, и–зăкăчи́л ти́ạ нă–кри́лтạ и óн сă–кăчи́л; áјде нáпкумтạ тó прáву гóре гу нóсе* [ВВ(Кр),313]; ~ *са–свăрши́ свá:п–та. Дéцта, ви́е дрýјзте дéца дóма устạнáја, не ути́дија ни́где. Е, нáпкăмта, ка са–вăрнáја, са–вăрнáме ни́е нạ–нáзăт, виќе фáтине дạ си–пáстрине* [БМ,207].

**нáпкунце** adv в. нáпкун ~ *и, нáпкунце то: му–кạжáл: "Чóрбаци, гáзда, áк тé–ј мăка уд–мéне дạ–устáвум" – рăчéл* [ПД(Н),170]; ~ *нáпкунце дéтто, измиќáрчạто, рéкạл: "ак сáкạте мạ–утạпáјте, ак сáкạте мạ–убиси́јте; áска бјáх сус–мó: гáзда"* [ПД(Н),171].

**наплака (се)*** pf 'низ солзи и лелекање ја искажа својата мака, несреќа' ~ *жалај ме, мила, мамо, да не се нажалаш,] плакај ме, сиротице, да не се наплакаш!] јодејне јима, мила мамо, врнате нема* [МП(М),73]; – во контекстот е забележливо присуството на гл. именка од перфективен глагол (врнате), што не е обично во македонскиот јазик.

**наплакан*** adj 'тажен, со расплакани очи' ~ *и кату приближи на касабата чуј типани, сфирки кату на сфадбата, ама типаниту чукаха кату нажјал'ани, и сфирките сфирјаха кату наплакани* [V,PM,162]; ~ *ој пиленце гласовито,] гласовито, красовито,] што си толко нажалано,] нажалано, наплакано,] со куќите изгорени* [МП(В),119].

**нạплáтẹн*** adj 'кога за некој предемет е дадена потребната сума пари' ~ *от–вáрạни јáјцạ, нéкити шéс јáјцạ*

*да–ви–наплáтат, не–са–наплáтени, а–тéрати, вúка, трúста кокóшки, от–вáрени јáјца. Ас, вúка, сéа, варúх ченúца, па–нéка нúкни* [ЛК,123].

**наплáти** pf 'даде пари во замена за стока' ~ *от–вáрани јáјца, нéкити шéс јáјца да–ви–наплáтат, не–са–наплáтени, а–тéрати, вúка, трúста кокóшки, от–вáрени јáјца. Ас, вúка, сéа, варúх ченúца, па–нéка нúкни* [ЛК,123];

**наплати** pl.tt.'дрвени парчиња, ги има 6, што го формираат кругот (обемот) на тркалото од кола, врз нив се монтира железен обрач (шина)'; односно: *дăрвуто нă–тăркáлта пут–шúнте* [ПК,2(78)].

**наплéска** pf 'изнатепа (обично со шлаканици)' ~ *áк–гу наплéскиш нéма да–му–тéкне уше аднóш тóо да–гу–прáве* [ПК(Грам)].

**наплéте** pf'продолжи да плете дополнително од некое место каде што било прекинато плетењето' ~ *трибýве да–наплéтиш ýше нéкуј рéт, дă–нé му–бúдат кýси чурáпто* [ПК (Грам)].

**наплетена*** adj, f 'кога на девојка (жена) косата ѝ собрана во плетенки' ~ *ој Стрифула, млад Стрифула,] покарај ја невестата,] да не јоде како мома,] како мома како дома,] како дома при мајка му,] набелена, направена,] топ цилуфи нечешлани,] ред плетенки наплетени* [МП(В),218].

**наплоди (се)*** pf'се намножи преку раѓање' ~ *тога се слăнцето сетило, че тие шта заселет земета. Та името на момчето било гефа, което значи чисто, от мајка не родено... Дефа станал пăрв крал на земета, и дур да се наплодет л'удете, сăдил на пилетата и на жјувините* [V,PM,266]; ~ *дă–úма нóго уд–нáште бижáнци тáм. Кá уддéме уф–Сóфја, нéмше нăрóт нóго. А кá уддéе уд–нáште Мăкидóнци: "Сóфја, вúкăт, са–нăплудú сéга, пурăснá Сóфја. Нăрóт сă–нăплудú, кăшти си–нăпрăвúă"* [ПК,2(284)].

**напл'ýва*** impf 'со плувачка испрскува некого (нешто)' [MS,s,73].

**напола** adv 'нешто наполу' ~ *на завоја на Черна грозин бој се започна,] грозин бој се започна между Срби и Балгари,] между Срби и Балгари напола Македонци* [МП(М),21].

**напои*** pf'даде на добиток да се напие вода' ~ *Стани ми, стани, танка Ванѓелино,[ борна да нацепиш, огин да навалиш,[ огин да навалиш, каве да ми свариш, којна да напојиш, којна да назобиш* [ТГ,177].

**наполјон*** m 'златна монета (има голема вредност)' – *Земи ножици, Лено, пресечи фустанот,] па отвори, Лено мори, вратничка, вратничка,]... – Как да присечам, Ѓорги, фустанот, фустанот,] три наполјони, Ѓорги, аршинот, аршино* [ПМ(М),143].

**напóпуку** adv в. наóпуку [MS,s,73].

**напóри (сă)*** pf'се боцна' (силно – на шајка, односно на голем трн) ~ *тóс в'éч'ер мáјка–ти ти клáди инá фармакáта úгла на јатáку да л'éгниш', да сă напóриш'* [MS,t,31]; ~ *кá сă–напрáх адна кăрфúа, чáк ѕвéздите и–видéх* [ПК,2(80)]; (со исто значење: пóрнува – [MS,s,73]).

**напóсл'ат** 1.praep 'укажува на положба зад грбот на означениот предмет – зад, по' ~ *Ги над'ăнаха крилáта и му пурăнч'и на д'ăт'ату "с'é напóсл'ат м'éн'а да úдиш' "* [MS,t,58]; 2. adv 'потоа' ~ *и з'éват двамúна дýш'а ... ут крăхч'а на крăхч'а прувáл'ат рóпки и идúн ч'ув'ăк напóсл'ат клáва лóзи на рóпкит'а* [MS,t,3]; ~ *трăч'áха и н'éс напóсл'ат н'éтр'а за да гу фáт'ат* [MS,t,56]; ~ *ету и Бăлгаринот напослет кату идиши, го наи дјадото на пăнтјут, и му вели: "поможи Бог,*

*дјадо!"* [V,PM,159]; и: 'најпосле' ~ *и Зарзавилата му гојори: "наистина, сите спани са." И така поверува дјатенто и го зева на–послет да подат* [V,PM,157].

**на́права** f 'изработка' ~ *та́м му бје́ше кӑшчата, штото бје́ше от еди́н ка́мјан излопа́на фрет кӑшчата, и бе́ пригизде́на фне́тре сӑс сја́какви прилиги́а, штото не мо́жја чулјак да отбере́ направа́та хи, о́ти ни е ч'уле́шта на́права* [V,PM,259].

**напра́ви** (и: напра́ве) pf 1. 'стори нешто' ~ *прӑви́ле шо прӑви́ле та́мка, ве́чӑрта, аде́тто и́ нӑпрӑви́ле и си л'ӑгна́ле* [ПД(151)]; ~ *чјодеше́ са ка́к да пра́ви за́ ода́та, о́ти ко́жета не мо́же пра́зна да но́си; аку да е напӑлни ка́к ште́ е отне́се? И фа́ти та на́прави адно́ ши́ло та копа́јеше, за да вӑрне ода́та да хо́ди на коли́бата* [V,PM,262]; ~ *и то́с ги напра́ви крила́та... ги сто́ри ут ко́куш'ко́ви пира́* [MS,t,58]; ~ *отиде на мајка му дома, та га вели: "мале, динеска тил'ал викаше: царјут направи златна топузка, и кој ки можи една лажа да му кажи, на негу ки га дај"* [V,PM,100]; 2. 'приготви, среди' ~ *ка и види книгите, плесна рӑци на неговото внуче Јанкула: "скоро да ми направиш кон'ат да одам да откинам града Солуна"* [MC(B),97]; ~ *ка́та сто́ гуди́ни стану́ва и пујно́ та́вма – тфо́јта гӑска прул'е́тна, ути́ди да ти напра́ви пӑнт'о́* [MS,t,57]; ~ *му вели́ на гимиџијата: "о́ј гимиџи́а, бра́тку, о́шти не́ е вре́ме да и́дими на господа́ро, но да напра́вими та́ја сто́ка, што зема́хми ту́ка, да и́дими на мја́сто да га продаде́ми!"* [V,PM,13]; 3. 'постигне, успее во нешто' ~ *о́ште сто́ ли́ри па́ри му–да́вӑт. Оде, сӑ–буну́ве уф–адна́ канцала́рја, да–с–у́че та́м пи́сар. Ча́то шо ви́кӑт. Уче, пи́ше, у́че, пи́ше, не́гӑвјо рӑкупи́с нӑ–мо́ж да–напра́ве ни́куј. Иска́рӑве и тӑва́ шко́ло* [ПК,2(271)]; ~ *оти́де пра́ве на господа́ровата кӑшта, чини́ здра́во–жи́во сос госпда́рот и му показа́ тефте́рите за пет годи́ни, што ра́бота направи́л на такси́тот* [V,PM,14]; 4. 'организира' ~ *и та́м, на нози́ се́ло и́машја адна́ мо́ма мло́го ги́здава. И бје́ше го́това мома́та да са го́ди. И до́јде Вили́гден, и напра́виха селене́те хо́ру на се́луту да са весе́л'ат* [V,PM,254]; ~ *а́рно–ӑма, ӑдно́ де́н та́тко–му нӑ–де́јто зӑфӑти́л дӑ–си–ӑзӑрису́ва и ут–кӑ–бе́ше сѐ азӑр и пукӑни́л сӑте сил'а́јна и нӑпрӑви́л ӑдна́ у́бӑва го́зба* [BEв(K),293]; ~ *вечерајте не ме чекајте,] јас вечерав на мејана – ] јало пило, сум се напило,] голем џумбуш сум направило,] сум утепал син на мајка* [МП(Д)169]; 5. 'состави, напиша' ~ *пашата направи едно тескере и го даде на шестмина сувариии и му го нусиа* [MC(B),89]; 6. 'замеси пециво, погача' ~ *те́јко нӑ–најде́л нӑ–Ду́пница ча́к. Ка́ сме удде́ли уф Буга́рја... И уф–се́лта ќи–уди́ли, шо има́ло бли́ски се́ла та́м, ќи–купи́ли бра́шно, ќи–нӑпрӑви́ли пу́пи, ќи–ни–пиче́ли нӑ–жа́рта* [ПК,2 (322]; ~ *и уддéме Дими́р Иса́р, Ку́лта а–ви́кат се́га уф–Буга́рја, сӑ–збра́ме двӑ–три́ кӑшти тӑка́, на́што се́ло. Дру́јсте избига́ли нӑ–тка́, нӑ–тка́. Бига́ли. Та́м ле́п нӑпрӑви́и ма́јќте, испиче́ӑ* [ПК,2 (219]; 7. 'зготви' (јадење) ~ *здруби́ли зе́ле, свӑри́ли, гу–нӑпрӑви́ли рӑчо́к, гу–тури́ла ба́пта уф–адна́ чини́а, ќе́рка–ј пӑ си–пушти́ла уф–зе́л'то винча́лцкут пӑрстин. Гу–тури́ла пӑрстинут уф–зе́л'то, гу–нуси́ла*

*нă–цáрут* [ПК,2(300)]; ~ *ка отишел дефот пак кăд кон'от и дигнал кошот, го најдел на Јане пот кошот и речел на жента му (на утрето била недел'а) да го заколе на Јане и да го направе ручок* [ШК,5(С),411]; 8. 'искове (предмет од железо)' ~ *еднá жéна, нимáла–си пиристúă, нé–знáм дáли вúќте сјáа. "Бре́ сúнче, нá–ти тáа кирфúјчкăта, óди нă–кувáчо дă–нăпрáве áдна пиристúă, дạ–ми–дунéсиш нạ–мáма"* [ПК,2(302)]; 9. 'стави, намести (нешто)' ~ *дефот си отишел. И от три дена седне Јане си направил една брада и се облечел о едни дрепави руби* [ШК,5(С),411]; ~ *дујдé· Бугá·рто дă–брáнăт виќе нăкăд–Џиумăјá, кăд Дýпница нăгóре. И тáм дујдé·, фрóнт нăпрăвúă* [ПК,2(219)]; 10. 'приреди, инсценира некоја непријатност' ~ *нă–зéто сé пу–гáјдăта му–оот, сă–бóот дă нé им–нăпрáве нéкуј мăскăрлăк* [ПК,2(193)]; ~ *ж'инáта си вилú сăс умó: "ду в'éч'ера т'ạ напрáв'ạм јáс!"* (= ќе ти покажам, ќе те средам) [MS,t,37]; ~... *úли на јуќумáтут ки ти нăпрáвă нéкуј кéдăр* [МЕ(Р),90]; 11. – (сă) 'се пристори, си го промени изгледот (пр. за да не биде препознат)' ~ *е, гудúна врéме пуминáло, ọддúме цáрут дéте, нивéстта–му. И тăкá мáјкта шó ќи–нăпрáве, сă–нăпрáве ѓýпка, ус–ќéркă–ј ќ–óот, ќи–прóсăт дур уф–цáро* [ПК,2(299)]; ~ *пу–сéлта завудéл–си кóјно, вóде–си кóјно и нă–пăто глéде аднá лисúца, сă–нăпрăвúла ýмрăна* [ПК,2(225)]; ~ *му вели: "нели прати ти една книга на твојта л'уба да пала една мома?" ... "и јаз палах или невеста или мома, сă направих царско бостанџијче и дојдех да ви земам"* [МС(В),94]; ~ *мáјстуре вúка нóго – адúн дéн, што–ки–е–нăзăт, двá нăпрéт нéк–е. Нăбрáа–се óра. Тáа се–нăпрăвú нă–мăш – истрижá–си кóста* [ВК,283]; ~ *и тăкá, сă–кăчúла нă–гóрницта и фăтúла дă–трéсе. Трéсе, трéсе, пă ки–зăстáне и ки–ј–нăчýрле ýште и ки сă–нăпрáве куту дă–слýше нéшто* [ВД(П)287]; 12. – (си) 'наштима (муз. инструмент)' ~ *кату трăгнаха да подат на панаирот, Петку са запр'а на един орман, да си напраи лирата, да ја д'уздиса* [V,PM,196]; 13. 'соѕида, изгради куќа' ~ *уф–Мурáрци úмше двé млúна нă–гáс, нă–гáзија... Сéлто бúше кулк пулвúна грáт. Сăгá удúх пă–нéма нúшто... Кá óдум тáм, нă–то· мéсто, шó ќи–вúдиш – сè пул'áни... Тáм аднú диќáнчăта нăпрă-вúли, мăлéнки* [ПК,2(217)]; ~ *мори иди мале да ја сакиш,[ белким, мале, ки ја дадат,[ ако ти ја дадат, мила ле мале,[ поскоро абер да чиниш,[ море да растурам ветки куќи,[ да направам висок сарај,[ море пинџерки му сидифлији,[ а пирдина кадифлиј* [ТГ,97]; 14. изр.: си-напрạвú тувáрут (= го постигна тоа што го сакаше, пр. се збогати или нешто сл.) ~ *тогáс вúки са чинú товáрот: сиромáхот направú тáмо еднá гимúа сé óт злáто, га напăлнú алтăни* [V,PM,14]; ~ *úч нé–мó–ј гạјлé, уд брáтто дéлут óн гу–зé, сј–óо напрạвú сјаа тувáрут* [ПК(Гăр)]; нăпрáве пăзăрлăк (= се договори за цената при купување – продавање) ~ *гу прăвúкăве урáчут: "ќи–м гу дáјш тóа дéтто нạ мéне. Кóлко пáри сáкиш ќи ти дáдум. – Напрá·вăт пăзăрлăкут, гу фáшќе зạ рăкта* [ИГ,111]; ~ *е, му–искáрăт éјн пáсуш, гу–искáрăт нă–пạзáро. Сúте óдạт тáм, здрáво жúво ус–тáтку–му, сáкạт дă–нăпрáвạт пăзăрлăк, áма нúкуј нé смéе д–óде кăдă нéго*

[ПК,2(271)]; ~ *пӑзӑрлӑк прӑвӑт, ба́бӑта не́јќе до–да́де угла́мнико, а арa̧пино гле́де до–фа́те угла́мнико. Нӑпрӑви́ли пӑзӑрлӑ́к, гу–зи́ме во́ло* [ПК,2(270)]; прӑдукарӑт нӑ-пӑзӑрлӑко (= се приближат до договорот за цената) ~ *Си́те о́дa̧т та́м, здра́во жи́во ус–та́тку–му, са́кa̧т дӑ–нӑпра́вa̧т пӑзӑрлӑ́к, а́ма ни́куј не́ сме́е д–о́де кӑдӑ не́го. Тӑма́м ќо– прӑдука́рӑт нӑ–пӑзӑрлӑ́ко о́но ќи–рче: "Еј, ут–те́п по́–у̂чӑн ним–зи́ми"* [ПК,2(271)]; пӑт направи́ (= се кажува кога некој многу често патува на одредена релација); сп. ~ *утринта́ бишка́ринот станá, глéда би́шката, па́к га не́ма, а́ма на ра́нинта бе́ши па́днало сла́на, и ка́к си о́зиши вӑ́жето, пӑт направи́* [V,PM,116]; ни-напра́ви ќе́ф (= им ги исполни желбите, тоа што го очекуваа) ~ *е, се́a̧ ца́ро́ реши́л дa̧–нa̧пра́ви ęдна́ при́рęдбa̧, го́збa̧ дa̧ нa̧пра́ј. Дa̧–ка́жими уф–тęа́тa̧рo̧ ќę сę збе́рa̧т ти́a̧ гo̧л'а́ми, сѐ мини́стри. До́бро. А, нa̧–не́гo̧ гo̧ ка́ни дa̧ ни нa̧пра́ви ќе́ф* – употреба на кратката форма за индиректен објект од 'ние' (ни) со функција на кратка дативна форма од 'тие', т.е. место им: гo̧ ка́ни дa̧ ни нa̧пра́ви ќе́ф) [ЛК,126]; го́збa̧ дa̧ нa̧пра́ј (= да организира веселба) ~ *е, се́a̧ ца́ро́ реши́л дa̧–нa̧пра́ви ęдна́ при́рęдбa̧, го́збa̧ дa̧ нa̧пра́ј. Дa̧–ка́жими уф–тęа́тa̧рo̧ ќę сę збе́рa̧т ти́a̧ гo̧л'а́ми, сѐ мини́стри.* [ЛК,126]; хаир направи́ (= направи нешто општокорисно) ~ *Кустади́не, ми́ли си́но,] то́лку ходи́, то́лку шета́,] ни́шчо хаи́р не направи́!] А јо́н ве́ле, ем гово́ре:] – мо́ри ма́ле, ста́ра ма́ле!] Ез направи́х голе́м хаи́р: на два пӑ́ка, на два́ дру́ма,] ма́ла че́шма бурмали́ја* [ШК,СбНУ,(1),233]; со блиско значење: му-нӑправи́х добрина́ (= му помогнав) ~ *кӑжу́ве: "Дву́јца лувџи́ј вӑ́лко гу–зӑгуни́ли, о́н дујде́ прӑ–ме́не. Ас му–нӑправи́х адна́ добрина́, о–бутна́х у–вре́јкӑта, лувџи́јте зӑмина́а и о́н са́ке дӑ–мӑ–изе́де"* [ПК,2(266)]; ~ *та́а ре́кла: "Сӑ–зӑбра́уве, ја́. Ас ка́–бих мла́да, мо́јте де́ца не́–ѓ–уста́вӑх ни–бис–куко́шка, ни–бис–пи́ле, ни–бис–ни́што, а́ма сја́а... мӑ–нӑпӑди́a̧ уд–до́ма"* [ПК,2(266)]; си-нӑпрӑви́(х)ме маабе́т а. (= си поразговаравме) ~ *у–Дрӑгуми́рци гу–нӑјде́х Дини́ш Га́л'уф. Он–е́ј на́ш чуве́к. Ус–не́го си–нӑпрӑви́ме маабе́т, сӑ–рӑшита́ме* [ПК,2(306)]; ~ *уф–Драгуми́рци и́ма а́дна Та́на Бӑрбу́тува, се́стра, ама не́ гуво́ре пу–на́шо, са́мо пу–гӑ́рчки, зӑто́о не́ сӑка́х дӑ–слу́шум. Ут–та́м сӑ–дигна́х, удде́х уф–чи́кто Дини́ш, си–нӑпрӑви́хме маабе́т и ут–та́м испӑдна́ме, ути́их уф–Кре́џӑво* [ПК,2(307)]; б. (= разговара со одредена цел, да дознае нешто) ~ *ти́a̧ че́кa̧т да–ка́жи н'а́што, па́ ни́што. А та́а има́лa̧ бра́т... Жęна́тa̧ о́ди кa̧жу́вa̧ нa̧–не́гу, ви́кa̧: "Нa̧пра́ви еди́н маабе́т сa̧с то́a̧. Пи́смо́тo̧, ви́кa̧, пи́ши, дa̧–му–гa̧–да́јми мa̧ле́чкa̧та ќе́рка, a̧–о́н нę–гo̧во́рę ни́што́"* [ЛК, 125]; направил главата (= се опијанил) ~ *детенто, кога си нарасти, отиде еден ден сос јунациту и тој на един џумбуш. Кату направиха главите, сички фатили да си фал'ат секој спроти фалбата* [V,PM, 196]; ~ *Дини́ш па́к а–нӑпрӑви́л гла́ф–та, а́ј–го де́к сӑ–ну́рке* [ПК,2(152)]; ~ *и кату беха просили, берали ђакон'а, хлеб, пари много, и да отидоха на една михана да јадат... просициту, кату направили главите от вину, станаха по ручокот да просат* [V,PM,188]; о-нӑпрӑви́а пустаки́а (= го изнатепаа; пустакиа зн. 'необработена кожа') ~ *сно́шти*

*адно ергéнче кá о–фатúа два–трýјца о–нăпрăвúа пустакúа. Нóго гу типáа* [ПК,2(187)]; пăртáл гу-нăпрăвúа (= го испотепаа, гò испокинија) ~ *викала: "ах, ăх, бóлин здрáф нóсе, бóлин здрáф нóсе"... И кá нăблúжуве ду–тăрлуто, "врéж, врéж" и рúпне уд–вăлко, гу фáштăт. пăртáл гу–нăпрăвúли* [ПК,2(227)]; ~ *си–вéле лисúцăта сáмăта: "Е–е, глáво, глáво, нúту тáтку–ти бúл судúа, нúту мáјка–ти, а јáс ќи–бúдăм судúа. Пýли сéга! Мă–нăпрăвúа пăртáли* [ВК(Бо),326]; ~ *и скукнýва чýпăта, си–гу–фáшта тáтко му. – "Ти–ми–си тáтко, а мáјкă–ми вúа ми–и–нăпрáј". А фáштăт мăштéăта, ă–клáвăт нă–трú кóјна, усáде ă–вăрsýвăт и удрúле кóјнăта – пăртáли ă–нăпрăвúле* [ДК,145]; со исто значење: направ'ат го на четири парчá ~ *завáр'уват го там вечерта харамијте, разбојниците, заварват го там. "Е–ех – казва, – кој ни е зел парите!" И фат'ат, фкарват го вăв стајата, направ'ат го на четири парчá* [ВД(Ка),334].

**нạпра́вин*** adj 'приготвен, сторен' ~ *у–Пурóј пá–с нăјдéме. Кăрáме, кăрáме ду–Димúр Исáр, нă–мóсто. Тáм нé пумúнувăт дубúцте. Мóс, таквó, нăпрáвин нă–лóтки* [ПК,2 (219)]; ~ *Сéлто бúше кулк пулвúна грáт. Сăгá удúх пă–нéма нúшто... Кá óдум тáм, нă–то· мéсто, шó ќи–вúдиш – сè пул'áни... Тáм аднú диќáнчăта нăпрăвúли, мăлéнки. То·–ј. Сéлто, дéка–ј стáрто сéло нúшто нéма нăпрáвăно* [ПК,2(217)]; ~ *úмше тáм и аднá вóјчка, јá куту úзвурче, тăкá пу–брéго тéчше. Тáм уф–брéго нăпрáвно кáјниче, тăкá куту штýбил', пу–брéго истéчуве. Тáа рéкичка ин–вúкаа Дирвéнто* [ПК,2 (247)]; ~ *тóгăј úмше пă нóго рăбóта: мăгăрúна, кóјне, бúбуле, тăквú рăбóти. Имаа нóго рăбóта. Кá ќи–дóјше, пáри ќи–дóнцише кăквó. Јá тáа кăшта, сјá· стáрта шó–ј, тóгăј е нăпрáвна – нă–Нóво Сéло кá óјше óн* [ПК,2(325)] – во контекстот заменската придавка каков (какво) е во употреба на прилогот 'колку многу': кá ќи-дóјше, пáри ќи-дóнцише кăквó.

**направо** adv 1. 'управено кон десната страна' ~ *колај има за тас работа: довечира татку ми как ки спии, покрај негу има един камшик, ти камшико земи, пот кулата, седим направо, и три нал'аво да удриш сос камшикот* [V,PM,278]; ~ *кату чу царјут, млого са нал'ути и пуснал пак аскер, да гу соборјат, ама детенто, как излези сос остра му сабја, си завратја еднош на л'аво, еднош направо; душа не остави жјува* [V,PM,226] – меѓу архаичните посебности, зачувани во долновардарските говори, освен познатите траги од некогашните назални гласови, односно широкиот изговор на јат, се среќаваат (веќе рековме), и повеќе лексички архаизми, во конкретниот случај имаме уште една потврда за присуството на прав со значење 'десен' укомпониран во прилогот направо; 2. 'кон предната страна, напред' ~ *кă ќи флéјш уф кýкта, нă дéсно úма удáјка (зạ гóсте), нạпрáво трéмче, нă лéво килáрче* [ИГ,119]; ~ *народот се собра во среде Солуна,] бесилка да прават за Васил велешки...] Васил му избега на турцки жандари,] он му избега направо надолу,] направо надолу Река Волија* [МП(В),103]; 3. 'директно' ~ *нạпрáво уф кýкта ќи флéзиш. Гóре сóфа има, уџáк úма, пут сóфта дóлу дубúцте си ј вăрзýвăт* [ИГ,119]

**напразно** adv 'попусто, некорисно, без

потреба' ~ *пашата рече: "кабаат немат тија деца, вие напразно сакахте да ги биете"* [MC(B),74]; ~ *кату чу така протудраку, фати да си цаска аф сандăкот, фати да рита, ама сичко напразно.Мајдон гу здигнал на рамуту, гу закара на царјувут конак* [V,PM,76]; ~ *му веле* (змијата): *"Ти ме куртулиса от огинут, а сега ез ќи те изедум, зашчо сега такăф е сфетут – "чини арно, најди зло". Офчарут ѝ се моли, но напразно* [ШК,(5),429].

**напраше*** pf 1. 'кога на нешто ќе се нафати, ќе се налепи прашина' ~ *побрзаа да ме оженат,] додек сам млада зелена,] па на мен ерген избраха,] фалија него, грдија,] вино, ракија не пије.] Ракија пије без чаша,] за да не му се напраша* [МП(К),161]; ~ *пулека си терај, лудо,[ твоја брза којна,[ да не напрашиш лудо,[ мое бело лице,[ моје бело лице, лудо,[ на бајна бајнано* [ТГ,158]; – кога ги бањаат овците внимаваат времето да не биде ветровито за да не се напрашат [ТГ,375]; **2.** 'кога ќе влезе прашинка во очите' ~ *и сја́, óн óште нé флéгăл, тáа дă–сă–пуфáле: "Кýму вăлче, нé пуглéдни нă–гóре, зéр тăрне, глóжде íма, ќи–т сă–нă-прáшăт óчте"* [ПК,2(225)].

**напр'ăт** adv 1.(временски) а. 'прво, пред другите, напред' ~ *смрăкна вода сос устата му и отиде, га изгăсна фурната, флезе тојнака најнапрет и фати да вика и побратимиту му: "ади братку, елајти и виа аф фурната, ама земајти и мăра вогин"* [V,PM,46]; ~ *трăбува да пóјми и инá нóга напр'ăт да му рич'éми да стáни тас рáбута* [MS,t,15]; ~ *утúди напр'ăт, ја нáјди гурáта, д'é сă утфáраш'и и сă затфáраш'и* [MS,t,36]; ~ *и Алéксандрóту сă пуч'ýди и нóс р'éч'и да пóј напр'ăт и нóс ... сă врна наsáт'* [MS,t,60]; ~ *íдаш'и пáк сăс куш'úја ... ут м'éн'а напр'ăт' да дóјди* [MS,t,70]; б. 'порано, во минатото' ~ *се наогја прид иден "паметник" шо му–ј пувăрија мислите на по–вичка ут 2200 гудини напред* [ME(P),69]; ~ *ама тиј, што ми позна мене и ме раздели от арапката, ету пуштам веке водата на касабата да тече кату напрет и е биде да не сăхне* [V,PM,162]; ~ *здигнá пот скáлата што бéши мермéрот, најдé кл'ýчовиту, отворú магазúата, влезé нéтри, си најдé сúчките дéлви пăлни алтăни, кату кáк му ги казá напрéт богáтиот* [V,PM,18]; ~ *си оплашúха сúчки тáмо да не си одáвет, станáха сúчки на мóлба да са мóл'ат на Бóга, станá и тóј јунáк и, л'у фáти óн да си мóли, фуртýната пáпса, и са умирú морéту кату напрéт* [V, PM,23]; во Еницевардарско регистрирано: неприд (= во минатото) ~ *во ногу ачик ки сă видă аку се стокмă живеачкăтă ув Постул ут 20 гудини на наприд* [ME(P),90]; ~ *Постул кăту сăтă села шо лежат нă арни мистијнă и лесно сă пувелјăт, оше ут наприд ки бидă чинет чифликј* [ME(P),83]; ~ *уд неколку гудини наприд и јас пăметăм, ошă блатто летто се сујшше* [ME(P),77] в. 'однапред, пред да се реализира главното, закажаното' ~ *вéли на женáта му: "мари жéну, Господ и нас на имјáл на ум; тихиса, дојдé едúн трагóвец ... са ценúх и јáзе сос нéгу да úда; и éту ми дадé дéсет хил'áди грóша напрет да ти остáвам тýка, да хрáниш тајфáта, дур да дóјда јáзе* [V,PM,13]; 2. (просторно) а. 'во прв план, пред другите' ~ *постелаха нетри у*

*кучиата се́ златни постел'а, фати царјут, са прости сос царицата и вјахна на кучиата, тръгна напрет аскерот и тој после* [V,PM,210]; ~ *ка ги нусихме, ги вързахми шерветите на муцката като на дубиците, и тупанот напред удри* [MC(B), 92]; ~ *сă фáти мурабéту, аскéрут фáти да хóж'да напр'ấт'* [MS,t,87]; ~ *покрај та река одејки един черн шеј излизе, киниса по мене – јаз напред с овците, то шеот, с овците* [MC(B),87]; во Кукушко: нăпре́ј ~ *уф–ýстта тúй дéк сă–нарéдăни зắбито сă–жлибúни, а тúй нăпрéј шо–сă, ги–вúкме дудáци* (покажува на усните) [ПК,2(237)]; б. 'во правец каде што е свртено лицето, односно каде што е управен погледот' ~ *после за растроши един кулак от ониа, што сторили на пентук, и ки го фăрли напрет и насат* [V, PM,250]; ~ *му велú: "амú едúн твóј хизмикáр нáјдох да úма опрéѓнати óловиту, и еднóту гу бодјáши нá чéлото, дрýгото нá кăчут, и не мóжиши нúкак да óри, заштó едúнојут óл напрéт отúваши, дрýгио насáт!"* [V,PM,115]; 3. изразува покана, односно заповед: ~ *напред, напред за слава,] на бојното поле,] за македонска слобода,] там секој да умре* [МП(М),87]; 4. изр. отива напрет (= кога некоја работа се одвива среќно) ~ *кăсметлиа беши големојут, понеже неговата работа га благослови Господ, отиваши напрет, и си чинил нај–богат от сички тамошните* [V,PM,82]; ~ *гу пуштјаши аф скол'уто, да са учи книга и други умни работи, ама училиштето беши на далеко место. Ката ден дјатето отиваши, и се напрјат му отиваши учението* [V, PM,95]; и со негација: ~ *разбери ти оти не ни оде напред* (= немаме среќа): *кога кукошки биле не снесат, а камо уд друга работа аир (хасне) сакиш* [ТГ,401].

**напреде*** pf 'преработи волна (или памук) во преѓа' ~ *сутрин сам рано станала,] кош сам толопе испрела,] шиник вритина напрела* [МП(Д), 46]; ~ *кăци, кăци бабичка,] напрела је бабичка,] до две, до три вретенца,] на каца ги ставила,] дошла маца бутнала* [МП(К),161].

**напреднат** adj 'тој што успеал, што стекнал богатство, односно висока поставеност во општетството' ~ *твá д'áти квạ–нạпрéднạлọ мнóгу, и, кọгá гọ–лýпнал фạрạóн у–зáтвọр, у–úстиạ зáтвọр, у–úстạ ọдạјá, дạ–кáжими и дрýги, н'áкọј ọфицéри, ẹдúнјọ бил гéнẹрáл, дрýгјọ гọл'áм чọв'áк... И тóạ–ẹ унéтрẹ, твá дáти. Нạпрéднạтọ мнóгу* [ЛК,111]; и: нạпрéдан ~ *"...нạ–двá пăтạ, вúкạ, нạ–трú ми–сạ–дọнẹсéли пọ–дẹстúнạ лúри, вúкạ, прẹт–врáтạтạ истýрẹно. Турéјтẹ зạсáдạ, вúд'áјтẹ кóј ги–нóси. Ас нẹ–знáм". Дóбро. Ама тóј, дẹтéтọ, лọвцúạтạ, си–úмạ и–сọ–влáстạ. Нạпрéдан чọв'áк* [ЛК,129].

**напредне** pf 1. 'се придвижи напред' ~ *ужасен бој се започна,] многу момчијна паднаја,] и нашиот четен командир.] – Стани ми стани, командир,] твојата чета напредна.] – Не можам братќа да станам* [МП(К),138-139]; ~ *није да се бијме су Камил паша,] борба зафатиме на десетти август,] топовите пукат, гранатите трескат,] фронтот го скинаја, Турците напреднаја* [МП(В),171]; 2. fig. 'кога нешто успешно се одвива' ~ *анцúјата кугá си–кýпе сóл', кугá си кýпе брáшно – сирумáх. Ка–сиднá дéтто уф–нéговију áн, и нă–анцúјата нăпридна́ рáботта* [ВК,282]; односно 'кога некој ќе стекне богатство или

висока положба' ~ *иска́рве че́шкӑта ут па́звӑта, нӑпӑлне–гу во́да – се нӑпӑлнуве сус зла́то. Е, то́ј–е мо́јто буга́сво; анци́јата ут–тува́ нӑпридне́* [BK,282]; ~ *тва́ д'а́ти ква̣–напре́днạлọ мно́гу, и, кọга́ гọ–лу́пнал фạрạо́н у–за́твọр, у–и́стиạ за́твọр, у–и́стạ ọдạја́, дạ–ка́жими и дру́ги, н'а́кọј ọфице́ри, ẹди́нјọ бил ге́нẹра́л, дру́гјọ гọл'а́м чọв'а́к... И то́ạ–ẹ уне́трẹ, тва́ да́ти. Нạпре́днạтọ мно́гу* [ЛК,111].

**напре́жин*** adj 1.'поранешен' ~ *бејзте најповикјӑ зӑрди... погулеми арџуве се повикјӑ и повикјӑ и рӑсипувӑт (газӑт) напрежните тукмечки* [МЕ(Р),86]; ~ *а ут ки избегӑш немӑш рӑботӑ ни су нӑпрежнјут мал–сӑјбијӑ* [МЕ(Р),88] 2. 'високо поставен, со поголема моќ' ~ *Ива́н кажу́ва за не́го, ... ве́ле: Во́а шо ви ре́кох, пу ме́н шо ки до́јди, по́гуле́м, и напре́жин, и ут не́го си зе́хми шо ни дарува́* [MV,K...]; ~ *то́а чове́к што си устави́ ку́ки... за́рди мо́јто и́ми, сто́ ка́та ки си зе́ми да́р... и но́го е́мин шо са напре́жнии ки би́дат на́јдо́лни, а на́јдо́лни ки би́дат на́јнапре́жни* [MV,K,263]; ~ *на Сфе́тиц сла́вин напре́жин ма́ртир Димитри́а шо те́чи ми́ру* [MV,K, 296].

**на́преко** adv 1. 'кога нешто ќе се постави во правец на ширината а не на должината'; 2. fig. 'кога некој со погледот искажува нетрпеливост' ~ *сѐ–ј нạл'у́тин, сѐ ме–гле́да на́преко* (или: *напуре́чки*) [ПК(Грам)].

**напреш** adv 1. временски: 'порано' ~ *като стигнал дома си, тја като как напреш изл'ала да го посрештне и да му фати коно* [V,PM,281]; ~ *как да се фатам, луду, на ору,| тате не ми купи фустан,| фустанче, срмали кулан!| – Пукнала, Боју, триснала,| ут не ми кажа по напреш,| јас ки ти купах фустанче* [ТГ,369]; 2. просторно: 'пред другите, меѓу првите' ~ *вӑрна се Вела јот уода] с дванајсте робинки,] с тринајсте робчета,] робинки напреж вӑрвјаха* [МП(Д),62].

**на́при** adv в. напреш (1.) ~ *ка си утѝдох, сạ ми́х, е́то си упули́х. Му рико́а на не́го: Кӑд и во́а чове́к?... шо би́ши на́при сле́п* [MV,K,259]; ~ *бе́ши и о́н иде́н ут ни́х: Ми́на Но́мото на́ш гу сӑди на чове́кот, а́ку не́ а слу́ши на́при ут не́го, и да разби́ра шо да чи́ни?* [MV,K,262]; (2.) ~ *и са́каши да а ви́ди на Исус ко́–ị; и не́ мо́жиши ут сфе́тут, о́ти на бо́јут бе́ши ку́с. Ị си тӑрча́ на́при, да сӑ–качи́ наврạс идна́ царни́ца* [MV,K, 280].

**наприди́а** f 'успех, среќно одвивање на нешто' ~ *ве́к дӑ–вику́вте, наприди́а д–и́мте* – добри желби упатени кон младоженци [ПК(Гӑр)].

**на́проти́во** adv 'обратно, во противен правец' ~ *друга́рите вел'а́а: "ету ту́ка и́ма за́јци. Да и́дими!" Ама о́н, на́проти́во, и́диши та́мо де́ка не́ма за́јци, зашто́ са́каши да на́јди врја́ме да побе́гни* [V,PM,111].

**нạпру́шки** pl.tt. 'дел од разбојот: метална направа, како лента со која се опнува платното кога се ткае' [ИГ,121]; верување: кога платното ќе биде исткаено, не е добро напрушките да се фрлат на земја. Тој што ќе ги згазне секогаш ќе биде со искинати алишта, т.е. дерен – перен (нешто истрошено, во лоша состојба) [ТГ,364].

**напрӑска*** pf 'расфрли рамномерно капки вода или друга течност, односно нешто што е многу ситно' ~ *га оториха, најдоха царскиј син, беши фатил веки да мухл'асува, кон'ут и тој така. Отидоха, земаха жива вода, гу напрӑскаха, и така*

*ужувја* [V,PM,53]; ~ *ка́ бига́ме сӑто се́ло с–испра̣зни́, ги–фӑти́ли, ги–зӑрубѝли ти́а̣ шо–устӑна́ли. Ту́рцте о́от дӑ–пл'а́чкӑт на́ш–се́ло Кре́цӑво. И–ни́х ги–за̣ло́вӑт та́м, ги–нӑпӑлнӑвӑт уф–кӑштта, нӑпрӑска́ли га́зја... И тӑка́ устӑна́ли гла́фте изго́рни нӑ–гре́јте* [ПК,2(311)] – во контекстот имаме беспредлошки додаток за место: о́от дӑ-пл'а́чкӑт на́ш-се́ло Кре́цӑво (м. '... во наш-село') ; ~ *легнаха двата близу–близу; ама истом по ранината хрӑтленту сос опашката си земуваши от реката вода и напрӑскаше околу момата тревите* [V,PM,71]; ~ *и дујде́л не́куј куми́тин, сӑрди́се се́лто, фа́ште Ту́рцте, ги–затво́ре уф–џами́та и фӑрле две́–три́ бо́мби; фа́те же́нте су–сѐ де́цта ф–не́ка плѐмна, сла́ма туру́ват и нӑпрӑскувӑт га́зја, и зӑпа́л'ат* [ПК,2(218)] – во последниот контекст среќаваме повеќе примери со употреба на перфективен презент: сӑрди́се се́лто, ги-затво́ре, фа́те же́нте, што претставува специфичност на југоисточната говорна регија.

**на̣прӑстин** (и: напрӑстӑн) m 'метална направа, како мала капичка, се става на прстот кога се шие со игла за да не се боцне тој што шие' [ПК(Гӑр)]; во Солунско: на́прӑстук [MS,s,73]; во Гевгелиско последнава форма (напрӑстук) се јавува со значење 'украсен предмет, колце од злато или сребро што се носи на прстот од раката како симбол дека личноста што го носи е во брачна врска' ~ *пушти си го на порти,[ да прачеке лазаренки,[ која мома ки јаресе.[ – Арисал је, биндисал је,[ руса гојка главатарка,[ он и даде бел напрстук,[ она чивре пак му даде!* [ТГ,55].

**напсова*** pf 'окара, опцу – мајка, сестра' ~ *а пак тре́тиа на́псо́вал на ца́рја ма́јката и рекӑл: "Го́спот да ми даде́, а то ца́рјови́те пари́ ништӑ". И на но́зикана чјас сла́хал са та замино́ваше о(т)та́м ца́рја... и ги дочу́л што вре́вили* [V,PM,253]; ~ *и му ре́че ца́рја: "Ни бо́ј са!" Тога́ му ка́за и тре́тиа – "о́ти напсо́вах ма́јка ти и ре́кох:.. "* [V,PM,253];

**напу́и*** pf 'даде вода на животно да се напие' ~ *си собра́ха мно́гу јуна́ци. Момата ни́кој не́ аре́са. На́ о́ниј ча́с и то́јнака дости́гна аф една́ че́шма, ко́н'у си напу́иши* [V,PM,112]; ~ *за ве́зми ко́ниту, за ха напу́ј, за му дад'е́ да ида́т ч'уме́н'* [MS,t,66]; ~ *за ве́зма о́лууве́ту напр'ӑт', да ха на́пуја о́лууве́ту* [MS,t,65]; ~ *отиде царски син да напуи неговот кон на бунарот. Кату извади вода сос ковата, беши изл'ало и златнојут папуц* [V,PM,206]; и: напоји* ~ *визде́н ми са ше́таш лу́до нис широ́ко по́ле [ на виче́ра и́диш ко́јна да напо́јиш на бе́ли Дуна́ве* [ME(P),93]; ~ *мар та погл'адни низ јасно небе,] мар изл'азла ли ја звјазда деница, звјазда деница, баш керванжијцка! Мар та назоби девет биволици...] мар та ги напој до рујно вино* [МП(Д),95]; односно нӑпо́е ~ *сӑ–кӑчу́ва нӑ–та́ тупо́лта узго́ра. Се́де. Шо́ дӑ–пра́е? Сӑ–у́ме се́а. Е, гре́де ца́рут д–и–нӑпо́е ко́јнӑта – ӑ–ви́жца чу́пӑта* [ДК,115]; во Зборникот од Драмско: напије* ~ *сношчи јотидох мају ле,] кончето да си напија,] на нӑзи чошма шарӑна.] Тамо си мају намерих,] до двја ми моми хубави* [МП(Д),112]. Ретки се примерите во кои односниов глагол се однесува на човек, тогаш значењето (често) е пејоративно: даде да пие во голема количина ~ *ка го бричиха, го гостиха, го напојали, му дадехаројно вино* [МС(В),98].

**напукошин*** adj 'последен, тој што дошол подоцна' ~ *ви́кај на аргáти-ти, и дáј му на ни́х áкут му, да зáфати да плáтиш áл пиши́н ут напукóшинити дур на прăвнити* [MV, K,315].

**напу́лни** pf 1. (просторно) 'во некоја затворена средина се стави нешто и се полни до крај' ~ *и Алéксандрóту напу́лни дв'ă ш'иш'áнта ... си ги клáди у ч'áнтата* [MS,t,60]; ~ *дóјди ги напу́лни три́т'ạ дугáн'ă ви́ца н'ăш'ту и фáти пу иди́н измиќáрин* [MS,t,28]; ~ *стáна сабáлин, нáјди инó храбу́лч'ạ, нáјди и инó ш'иш'éнци, напу́лни вóда* [MS,t,24]; во истиот материјал (од селата на исток од Солун) ја забележивме и фонетската разновидност: напăлни (без лабијализација): ~ *сă умури́ сăс прáзин м'ăх и си р'éч'и: "áку гу нáпăлн'а, за м'ạ змáч'ка!"* [MS,t,74]; ~ *а хи́тра Пé-три ут стрáх напăлни гáш'тит'ạ (сă пусирá)* [MS,t,75]; ~ *"с'éтн'ạ кăк за дóјдиш', за–ти нáпăлн'а јáс зимби́л'ут пуртукáл'ạ и кали́нка"* [MS,t,86]; ~ *"ху́бајạ стóри! ту́рни ха смóкфăт'ạ, да ти гу нáпăлн'ạ зимби́л'ут"* [MS,t,86]; во материјалите од Верковиќ: наполни и напăлни ~ *да знајат они от тука, од нирујата да земат малко вода да го умујат, царскиј син оздравјава... женцата, кату чу така, си наполни шишету вода, земала и малко кал, враза на една кăрпа* [V,PM,167]; ~ *и тóјнака, кату чу такá, земá едня́ крáва јалови́ца, гá заколи́, га удерá кожáта, га направи́ мéх, га напăлни́ млéку* [V,PM,117]; ~ *сéтни господá-рот излезé на магази́ата, му направи́ дéсет корáби, ги напăлни́ стóка, му дадé и еди́н пăрв гимици́а и гу прати́ да гу продадé оновá имáни и да си вăрни насáт* [V,PM,13]; во западната регија од Солунско (с. Ватилак): напăлни ~ *напкун и́ риче: "да направиш едно поклони – погача, да напăлниш две долиј вино и да заколиш нај–големиот брав, и утри застра ки одими"* [MC(B),96]; ~ *два пăти отиде, на трита пăта, ка напăлнихме пампорот с овци и пампорот хазăр беше за да киниси, и он отиде* [MC(B),82]; 2. 'стави' ~ *тогáс брáт му си га напăлни стóката аф магази́ата... вéли на женáта му: "добро вéчер, жéну!"* [V,PM,15]; 3. 'кога се насоберат многу луѓе на едно место, односно кога станува нешто полно' ~ *и ут ка са напăлни Пазар су мациri, кирацилакут пумина за Бугарјту, Френците и мацирјто му зеа кјарут* [ME(P),73]; 4. (временски) 'кога завршува одреден период' ~ *кạ нạпăлни́л Ивáн усумнáјсе гуди́ни, би́л нóгу си́лạн иргéн. Он сéкуј дéн шăтáл пукрáј Вáрдạр пу–зạлéнте ливáди* [ВД,277]; ~ *сă–нăпăлни́ли гуди́нте, и нă кáжăнто тóо сă–вăрнáл нăsăде* [ПК(Гăр)]; 5. изр.: нăпăлни́х óчте (= многу се растажив, очите ми се наполнија солзи) ~ *тăвá, ви́ке–ј у–гуди́ни, áк о–пу́штиме, тóо ќи–пóмне óти тáтку–мо ќи–г–уби́ј-ме, ви́ке дру́г–ј–о. Пó–áрно, ви́ке, дéка–ј тáтку–м и óн тáмо. Тăвá, ви́ке, áк–гу–устáвме жи́во, ви́ке, у́тре кóрно ќи–гу–искупáче, ви́ке. Нăпăлни́х óчте дă–плáчум* [ПК,2(358)]; нăпăлни́л пăту́рто (= многу се исплашил) ~ *сă–прáа вáжин, áма кá припукáли и нăпăлни́л пăту́рто* [ПК,2(201)]; сéкуј ќи-си-нăпăлне рóпката (= секој ќе умре кога ќе му дојде часот) [ПК,2(192)]; со блиско значење: ќи-сј-о: нăпăлне трáпо (= ќе го убијат некаде) ~ *нóго шки́те, лумпу́ве, ама*

ќи–сјо· нăпăлне тра́по не́где [ПК, 2(201)].

**нạпу́кạ*** pf 'кога пупката ќе почне да се отвора, пред да почне да цвета' ~ *изникна́лạ пирину́гạ, изникна́лạ пирину́гạ,] при–чубạно́вọтọ ста́дọ, при–чубạно́вọтọ ста́дọ,] Чуба́н стоẹ пạ–гạ–гле́да, чуба́н стоẹ пạ–гạ–гле́дạ,] ра́сни, ра́сни пирину́го, ра́сни, ра́сни пирину́го,] дạ–нạра́сниш, дạ–нạпу́кạш, дạ–нạра́сниш, дạ нạпу́кạш* [ЛК,131]

**напу́лн'ува*** impf в. напулни 1. ~ *и тугас гу пу́ш'тами ви́нуту, гу напулнува́ми пу бăнч'фит'ạ и пу варе́литу* [MS,t,4]; ~ *и та́тку–му миракли́ја сă на́јди, му напу́лн'ува иди́н дисаја́к ли́ри, му да́ва на д'ắт'ạту, му вили́: "по́т', ш'е́тај сă!"* [MS,t,20]; ~ *и сă ус'ắкува раки́јата т'е́ч'ин'е́ту ... и с'е́тн'ạ си напулн'ува́ми у ш'иш'а́нтата* [MS,t,4]; ~ *сă напулн'ува дрăнго́, гу врăзува́ми кана́п'у, гу дигнува́ми дрăнго́ с'е́тн'ạ, гу кла́вами на чарда́ку на с'ắнка* [MS,t,5]; и: напăлнува ~ *и фатил да вели: "напални си, капа, сопразни си!" И капата фатила да си напăлнува пари и да са сопразнува* [V,PM,83]; ~ *и та баницата беше млечник. Как удри, муцката сă напăлнуваше с млеко* [K,BC,92]; односно нạпắлнăве* ~ *ка́ дује́дели Буга́·рто, на́ште фа́јкăт, гу–збе́рăт се́лто Кăрку́тно уф–шти́ри пле́мни: же́ни, де́ца, д–у́хо и ги–нăпắлнăвăт, ги–нăпрắскăвăт га́зја, ги–зăпа́л'ăвăт. Укулу че́тирсто́тини кắшти би́ло се́лто, изго́рăве* [ПК,2(312)]; 2. 'намота одредена количина преѓа' ~ *напу́лнува́ми два́јси, три́јси кала́м'а анало́гус на мутуви́лата, ш'ту за снуве́ми* [MS,t,6]; 3. (временски) 'завршува одреден период' ~ *сидимт'а́х гуди́ни сă напу́лн'ạха и т'а́ за сă уж'е́ни, ни мо́гам да ја прифта́сам* [MS,t,19]; 4. изр.: суфиа сă напулнува (= станува разумен) ~ *сă ва̀рна́ле на Галиле́а, на не́нито гра́т Назаре́т. Па де́тито си пурасту́аши, и у́м си кла́ваши, и софи́а сă напạлну́аши* [MV,K,314].

**напуре́чки** (мă гле́да) adv 'кога некој со погледот искажува нетрпеливот' ~ *сѐ–ј нạл'у́тин, сѐ ме–гле́да на́преко* (или: *напуре́чки*) [ПК(Грам)].

**нạпусле́дну** adv 'најпосле' ~ *пучна́ла млạди́нта да–вắрве и дạ–ви́ка ко́ј уд–ја́гне, ко́ј уд–гу́де, ко́ј уд–ја́ре, ко́ј уд–не зна́м шо́, диме́к ра́зни тăкви́ја. Не́ мужа́ле дạ–на́јăт ут–шо́–е, ут–шо́ не́–е. Нạпусле́дну вắрве иде́н и му–ве́ле: "Ва́–ј уд–во́шка"* [БМ,194].

**напушта*** impf 1.'дозволува некому да влезе (или излезе) – пушта' ~ *тој сă узовал и рекал: "ела да ми отвориш, зашто мăжо ти ма прати да преспим тăзи нăшт тука у вас." Тја му рекла: "ако и да та је мăжо ми пратил, ала јаз ни та напуштам внетре"* [V,PM,280]; 2. 'замина, се оддалечи' ~ *и пита́ли: "Де́к ќ–о́јте?" "Ќи–с–о́јме та́мо, до́ма". Ре́кăл: "Ак с–јо́јте, ре́кăл, ќ–о́јте нă–До́јран, кăт Сắрбиа". И дује́деа. Кулку шо́ дује́ та́тку–ми, гắрчкăта во́јска нăпушти́ Петри́ч"* [ПК,2(220)]; ~ *еди́н де́н Ива́н и Ти́на рạши́ле дạ–сạ–гри́жат са́ми зạ–се́бе. Гạ нạпушчи́ле та́ткувạта кắшча и уддѐле уф–шу́мạта* [ВД,276]; 3. 'остави нешто, дефинитивно' ~ *кắд на́с дује́· уд–го́ре не́куј на́ши Мăкидо́нчăта, и́да· пут–кăнво́ј. Ф–на́с – Мо́крăна дује́ ади́н, прăспа́ а́дна ве́чăр, вујни́чки ру́би, а́ма нăпушти́а си́чко ви́ќе, фро́нто испушти́ се* [ПК,2(222)]; ~ *утиде́е уф–Со́лун, нă–сулу́нско фро́нт и три́ гуди́ни уф–До́јран; дăржа́а Би́тул'а, та́м*

*ќи–кажме Гирманците и Австриј-ците и Бугарто. И осумнајста гудина нӑпуштиа фронтут...* 4. 'прекине некоја врска (пр. љубовна)' ~ *врбу, ле, врбу, зилена врбу,] што си навела грани надолу?] Грани надолу, каку мен глава?] Дал и ти жалееш за прво лиꞌбе?] Тој ме напушти, тој ме остави* [МП(М), 150].

**нạпӑде** pf 1. 'набрка, принуди некого да си замине' ~ *таа рекла: "Сӑ–зӑбрауве, ја. Ас ка–бих млада, мојте деца не–ѓ–уставӑх ни–бис–ку-кошка, ни–бис–пиле, ни–бис–ништо, ама сјаа... мӑ–нӑпӑдиạ уд–дома"* [ПК,2(266)]; ~ *Галӑпке моме, Галӑпко,] ни мож да мина јуттука,] ти шта ми магии направиш,] жената да си напӑдја,] пак тебе моме да зема* [МП(Д),141]; ~ *којнут му отгуворил: "Е, сино, немаш фајда; ќи те изеде; зашчо времето сега е такфо: "Чини арно, најди зло!" И ез, куга бех млад работих на л'удето... ама сега остарех, ме напӑдиха"* [ШК,(5),429]; 2. изр.: напӑд-си-ј деціта (се кажува ако дома има направено многу вкусно јадење и човек би посакал да го изеде сам) ~ *адин рибник шо имше уф Реса, напӑд си–ј деціта, тӑ јади* [ПК,2 (185)].

**нạпӑдӑве** impf в. напӑде ~ *цӑрицта пучӑстӑвала, пучӑстӑвала нӑ–го-стто, ама кути чувек сӑ–ј̣злӑжала нели, сӑ–ј̣спӑрдела. Царут му–пӑднал шанут, оти сӑ–ј̣спӑрдела, зиме гӑ–нạпӑдӑве. И нӑпӑлне адна зобник лири, гӑ–носе ус–музика уф–го·рта* [ПК,2(300)].

**напӑлнет*** adj 'кога некоја запремина е полна' ~ *аку ногу дạ–вие кужурци тогин нạ–нога целу време, ни леп не ни–ијше дạ–јајме, па вӑрс–та друга вејка, пулиш, пубилела буба, цӑрве, па друга вејка, и толку ќи–са–нạправе сӑте вејки напӑлнети* [БМ,201].

**нạпӑрже*** pf 'приготви храна (пр. јајца) со пржење' ~ *тие па·рте и си–ј̣–брое, си–ј̣– тропе унӑтре у–удајта. Гу–ви–дела гулемта снаа прику–иднạ–дуп-кичка ут–та· вратта. Пуле, старјут пари имал. Оде, питулици му–нӑпӑр-жила* [ВМ(Зб),321].

**нạпӑрче*** pf 1. 'нешто постави во опачна положба, пр. со отворот на долу, а со дното нагоре' ~ *нӑпӑ-рч–јоо тоо кутело, истури шо има уф–нӑтре* [ПК,2(80)]; ~ *глејш оти о–нạпӑрчи, ќи–с истуре* [ПК(Мор)]; ~ *и–бијӑ пустӑвили кӑзајнто дӑ–сӑ–варӑт. Мрӑфките, ка сӑ–тӑка пулвин кило, телешки, сетне завӑрни, нӑпӑрчат кӑзано, нӑ–којно, ајде* [ПК,2(223)]; 2. – (си) 'правејќи се важен се накостреши' ~ *најсетне му–дојде редут и нạ–зајцут дạ–каже шо рạбутил. То· си–нạпӑрчи мустакте и ричелу: "влизех у–расіут, кӑснах малце ут расіут и сạ–пуштија три гулеми пцета..."* [ВМ(Тр),318]; односно 'кога некој се однесува многу претенциозно' ~ *ного бише сӑ–нӑпӑрчил, ама Тудӑ-ракто ка о–испизи адно арно, дӑ–ви ка мо·–прӑсиче кашлицта* [ПК,2 (177)]; сп. уште: ~ *ного нӑпӑрчин еј тоо брат–ти* [ПК(Мор)]; 3. изр.: пурдạде ри·пте, нạпӑрчи кошо (= ги заврши важните работи) ~ *наште деца изучиа, сӑ ижиниа, сӑ–измӑжиа, немум гạјле гаарe, нӑпӑрчих кошо;* чашка пу-чашка нạпӑрчил пашка (= се опијанил, се стркалал, паднал со нозете нагоре) [ПК,2(185)]; [ПК,2 (211)].

**нарадува*** pf 'доживее чувство на радост' ~ *да в'ени идин ерќеч' да*

*зако́лими, да јид'е́ми, да пи́јми и да сӑ нара́дувам и ја́с* [MS,t,17]; ~ *н'е́ка да си нара́ду́ва д'ӑт'атоми!* [MS,s,73]; ~ *Едночко имум, и сакум дудека сум жив да си гу суредум и удомум, оти не знам колку оште ки живејме. Дудека сме живи да са нарадујме* [ТГ,144].

**нара́ми** pf 'стави нешто на рамото за да може да го носи' ~ *ре́че: "ко́пам, о́ти на ме́н адна́ ко́же о́да ни ми сти́га да пи́ем, та затова́ шта напра́вем, сама́ ода́та на коли́бата да си дохо́де". И змие́та си́ зима́ ко́жата и е́ напӑлни о́да, и нара́ми е та си́ оти́де* [V,PM,262]; ~ *ти да ми јодиш на гости,] на ден добар ден Велигден,] да јадиш руди ја-гӑнца.] Тодор ми пушка нарами,] киниса бели друмови,] ем ке ми јоде на гости* [МП(В),71].

**нара́мјува*** impf в. нарами ~ *рече: "Пре́тел'о, шта ти да́м ади́н чјова́л алтӑне та си иди на кӑштата дома́ си!" Пак то́ј ре́че: "Зашто́ ми са то́лко пари́? Јас си и́мам дома́ мло́го и то́лко пари́ ни ги нара́мјувам, а́ку и́скаш, донеси́ ги ти са́м дома́!"* [V,PM,263].

**наране** pf 1.'даде храна на човек (или на добиче) да се најаде до ситост' ~ *боса мома река прегазила,[ шо и зела ду два златни српа,[ да нажније росна дитилина,[ да наране јунакова којна* [ТГ,164]; ~ *дисти́н ду́ши друга́ре би́а, јӑ–ка́к. Си́чко им–да́вӑхме. Ќи–ј нӑра́нӑхме, ќи–ја́дӑа, ќи–пусе́дӑа и ќи–кини́сӑа дӑ–си–гле́дӑт рӑбо́тта* [ПК,2(342)]; ~ *му–ве́ле нӑ–то́ ста́пу: "Слу́шӑј ва́ка, ста́п! Нӑра́нто ќи–ста́ниш, ќ–и–истéрӑш кра́вите дӑ–па́сӑт, ќи–нӑпӑлниш во́да; ќ–и–нӑра́ниш куко́шките* [ДК,124]; ~ *зи́ме ади́н ко́јн, си–купу́ве, о́де уф–ца́рут нӑ–го́сте. Ќ–о́де (да) сӑ–вӑрзе о́н ко́јно. "Не́, прија́тӑле, е́ла ту́ка, а́с и́м слу́ги, ти–вӑрзӑт ко́јно, ќ–о–нӑра́нат та́м"* [ПК,2(316)]; 2. – (се) 'постави храна, мамец на јадица' – рибарот што лови со јадица на јажето ќе прикачи овде-онде 3-4 јадици што ќе се наранат со црви или со леб и ќе ги остави така да престојат цела ноќ [ТГ,394]; – местото каде што се оставени јадиците со храна (мамец за рибите) се вика ранило [ТГ,393].

**на̣ра́нѕа** f, bot. 1.Citrus aurantium 'портокал' ~ *пусе́стримте пе́а̣т: "Во́ди, бра́че во́ди,] прет ку́м да а но́сиш – кум ќа а да̣ру·ве] ду́јна ем на̣ра́нѕа* [ИГ,117]; од истата регија и: наранџа — прв во куќата на невестата влегува кумот и и́ подава јаболко во кое има забодено повеќе *металици* (= ситна турска монета), посестримите пеат: *Ти дадеја, моме, дујна ем наранџа,[ ми те канат, моме, дур на чужда куќа,[ кајил да са чиниш, реч да не поврниш!"* [ТГ,176]; 2. На̣ра́нза – ж. л. име во Гевгелиско [ИГ,127].

**нара́сти** pf (и: нарасне): 1. а. 'стане повозрасен (пр. за дете)' ~ *нара́сти, мло́гу гуди́ни прумина́ха, ста́на куџ'а́ јуна́к'* [MS,t,16]; ~ *утрината остави на мајка ми това пӑрстен и рече на неа: ако остани трудна и да роди мома, да га нарасти, да продаде пӑрстенот... и да га ужени* [V,PM,58]; ~ *ха́јди, ха́јди, прумина́ха гуди́ни, нара́сти на ч'урбаџ'и́јата мума́та* [MS,t,14]; ~ *ну́зи ма́лку, ш'ту сӑ руди́ и гу крӑст'а̣ха Инса́ф ... нара́сти* [MS,t.,48]; ~ *и кату нараснаха харну, тогас гол'амојут му рече на татко му: "тати, јазика сакам да ида да си шетам твојта земја "* [V,PM,51]; – во случајот има употреба на додаток за место без предлог: си шетам твојта земја (м. …'во твојата земја'),

овaa особеност присутна во западното наречје и во егејските македонски говори, на редакторот на Зборникот на Верковиќ не му била позната и ја третира како грешка (с. 51); б. 'стане поголем (пр.: за растение, за рогови и сл.)' ~ *пу́ш'та три́, ч'е́тир листа́ и гу скупа́вами ина́ мо́тика; л'у за нараст'е́ дур на кул'а́нуту ... гу зари́вами курин'о́* [MS,t,5]; ~ *и с'е́тн'ạ за нараст'е́ анало́гус на ни́вата на ку-ве́т'у мо́ж'и да ста́ни дур на крӑсту* [MS,t,5]; ~ *тикфата ѝ веле: "Не си нараснала нишчо: јазе ако раста триесет години като тебе, ќе нараста дур на небето"* [ШК,5(С),409]; ~ *роговиту, колку дена проминат, они по-голами са чинат: ден за ден си нарастат, дури веки са не земуват и удајата, и ниту можеа да излезат вӑнк* [V,PM,35]; – употреба на перфективен презент: колку дена проминат, они по-голами са чинат; 2. 'одгледа, исчува' ~ *пуле́к, пуле́к ма́јка м'ạ нара́сти, м'ạ пу́сна и на ш'куло́ту* [MS,t,87]; ~ *си́нку, ти́нака и́маш та́тку, ца́р је́ на земја́та... кога́ бе́х тру́дна со́с те́бика, отпре́д не́гу прӑднах, и о́н си разл'ути́ и ме́ изгони́ ту́ка на та́ја пу́ста зе́мја; ти роди́х те́бе и со́с зе́лје ти нара́стох* [V,PM,154]; ~ *фати царјут, викна на чамурџиовата жена и го даде и неговото малко, она да го гленда; он ја храниши неа. Дојде времја, ха нарасти жената и двете малки* [V,PM,232].

**нара́ст'ува** impf 'станува поголем, односно повозрасен, нараснува' ~ *за прумина́т питна́јси дни с'е́тн'ạ нара́ст'ува, пу́ш'та три́, ч'е́тир листа́* [MS,t,5] ~ *и пуле́к, пуле́к си нара́стуха; д'ӑт'ạту ... с'е́ на ж'др'ӑпч'ӑту, ути́ва, гу хра́ни* [MS,t,31].

**нар'е́ва*** impf 1. 'подредува, става; прави нешто да биде наредено' ~ *и така́ гу динѓа́сува ш'и́ч'кију т'ут'у́н' и така́ ста́нуват с'е́ д'е́нгуви и гу нар'е́вами у удаја́та* [MS,t,5]; ~ *тогај кумот има хазӑр кӑтки от брӑшл'ан та на сите кумови и сватови им дава по една кӑтка брӑшл'анова си нареват, така и зентјут* [V,PM,249] – уште еден случај на обратен ред на зборовите: атрибутот доаѓа по именката: кӑтка брӑшл'анова – веќе рековме дека се третира за балканизам; ~ *кату фати хамали да носјат керпичите на корабјут, тој пак ги нареваши нетре на корабјут: от долу ониа клаваши, што имали џифаири* [V,PM,190]; ~ *ги наре́вами прӑву прӑнч'киту, му пруми́нами на с'а́кyј прӑнч'ка и ино́ кару́лч'а* [MS,t,6]; 2. 'изговара, реде зборови' ~ *и тој кондиса тамо на едно дрјаво стрешта неа, и фати да свири сос јазикот и нареваши тиа думи: "јазе сам господин Костандин, твој л'у-бов"* [V,PM,176]; в. нӑреде.

**нарежда*** impf 'нешто заповеда'; в. наренди 5. ~ *о́ти та́тку–ни ви́ќе нӑ–мо́јше д–о́де дӑ–ги–пӑрче́куве, дӑ–н'о пузна́т, о́ти Ту́рци сѐ уф–на́с, уф–дико́но, уф–дво́ро чак и́џт, е ут шо́ те́јко и́ч не́ уди́л, му–нӑ–рижда́ли, ка́тӑ–ве́чӑр уф–на́с и–нуси́ли куми́тто* [ПК,2(320)].

**нареже** pf 'со притисок од ножот направи нешто на парчиња, или (во случајот) направи црти врз некој предмет' — додека русилијте играат во дворот, еден од нив со ножот ќе нареже крст над вратата, тогаш *тефтер–баша, питропот* и еден *русилија* ќе влезат во куќата и ќе го подадат дискосот кон домаќинот за да фрли еден металик (= турска пара). Народот верува дека куќата над чија врата *русилијте* ќе *нарежат*

*крӑст* ќе биде берикетлија, а болестите не можат ниту да се приближат (до куќата) [ТГ,224].

**на́рек*** m 'тоа што е определено, наречено' ~ *си жа́л'а ма́јко, ри́зико] ри́зико, ма́јко на́реко* [ПС(З),73].

**нарен** adv 'редум, еден до друг' ~ *тогас чобанот извади кабачката, ја отвори, на секој човек ланџица даде, бонела, нож и прочее. Сички нарен седјаха* [V,PM,176].

**наренди** (и: нареди)* pf 1. 'намести некои работи по ред', в. нар'е́ва 1. ~ *на дру́гајут д'е́н' ра́нуту враш'и́лу-ту зӑј хазӑр; за ве́зми сно́питу, за ха нарииндѝ на враш'и́луту* [MS,t,66]; ~ *за везмат... прӑмната, везената чеврја или една ширвета алова, и сос алово прело или коприна за нарендат секакво зелено цавти* [V, PM,247]; ~ *ски́на си срӑка бо̨сил'а́к] наренди́ ја на ча̨лма́та̨* [ПС(З),71]; ~ *тој пак ги нареваши нетре на корабјут: от долу ониа клаваши, што имали џифаири, па отгори наренди празнате керпичи; сал един карпич остави отгори сос џифаир* [V,PM,190]; ~ *лувѝшчето* (наколната колиба во Дојранското Езеро) *и́ма со́ј, со́ј ги ви́кӑме ти· шо сӑ дӑбуви ко́луве, сӑ зӑбо́јџӑт уф зе́мӑта пуд во́·та и по́сле ки сӑ нӑре́дӑт кути кӑича* [ПД(127)]; 2. 'постави нешто некаде' ~ *нӑ–пӑрбра́л не́куј каавиџѝӑ, ко́ј–зна́· ко́лко ду́ши та́мӑ. Има́ло не́ка· ре́ка тӑка́. Та́м та́а ре́ка ма́јкине нӑриди́ли, си–клӑва́ли ма́нџа дӑ–пра́вӑт, нӑ–мо́јш сѐ гла́дӑн дӑ–си* [ПК,2(322)]; ~ *се субрале малце и многу,] малце и многу трисет души,] да ми одат паша чаир,] паша чаир на џадету,] нарediле две–три пусии* [МП(В),129] – големиот број на случаи кога именка се јавува како атрибут на др. именка од типот паша чаир (м. 'пашов') зборува дека турското влијание во југоисточните говори било силно изразено; 3. 'среди, приготви' ~ *Не́ виру́м а́с ни́што. Еми, но́г а́рно виде́х, тӑ–ќи–виру́м; дӑ–виру́м! Го́спо и́ма?! Не́к испа́дне, а́с ко·–су́дум не́го. И–о́н не́ а–нӑриди́л. Ми–дде́л ве́к, се́какви бо́л'ки ми–дде́* [ПК,2(279)]; ~ *ка́к би́ло то·, ка́–ј зда́дин све́то, ка́к кӑжа́л, зна́чи: ут–то́о дӑрво дӑ не́ ја́јте, ка́ јӑде́ли о̨ни. Го́спо ка́ нӑри-ди́л не́ко· вре́ме си́чко, нӑпрӑви́л чуве́к* [ПК,2(237)]; ~ *на̨–книгӑта̨ би́ло нӑпи́сӑну: "Кӑто́ причӑте́ш тӑс кни́га̨, ја́ шта̨–ста́на̨ и шта̨–са̨–о́жӑн'а̨ за̨–те́б'а̨"; ӑга́ ја̨–ис-че́ла̨, умр'а́лија мӑш са̨–сӑжуви́л и ста́нал... ру́кнӑли мно́гу рудни́ни и нӑр'а̨ди́ли гул'а́ма̨ сва́дба* [ВД(ГБр), 330]; 4. 'прати порака' ~ *Димо пасе сиво стадо,] и го пасе, с кавал сви-ри,] на кавала наридаше:] – Марго, Марго, Маргарито,] куја вечер дӑ ти дојда?* [МП(Д),40]; 5. 'даде наредба, заповеда' ~ *и се́га џа́рут нӑре́дил нӑ–же́нӑ–му дӑ–ӑ–изва́дӑт нӑ–сре́т се́ло, су–плу́нки дӑ–ӑ–да́вӑт* [ВЕв(К),302]; ~ *и учи́тӑло нӑ–на́с ќи–ни–на̨ре́де: "Ви́а̨ ту́к дӑ–се́јте, дӑ–се́јте, дӑ–миру́фте, дӑ–не́ пи́ските, дӑ–не́ чину́фте" И нӑ–Ки́ро: "Ки́ро ти́ дӑ–гле́диш ко́ј не́ слу́ше, ко́ј не́ миру́ве, дӑ–ми–ка́јш нӑ–ме́не"* [ПК,2(320)]; 6. – (са) 'застане во ред (еден зад друг)' ~ *да и пувел'а́ на сфе́тут да са̨ наре́дат уф тре́вата, и́ли зе́ ти́и пе́т лебо́ви и две́те ри́бички, и... благосовѝ и и ска̨ршѝ, да му даде́... дава́ле на сфе́тут и сӑти јаде́ле, и сӑ прија̀де́ле* [MV,K,266]; 7. – (са) 'се дотера, се украси, стори да биде со убав изглед' ~ *мар та искарај Златина чумбер,]*

*та са прјамјан'ај и са нарјадај,] и са нарјадај Златина примјана!* [МП(Д),71]; ~ *Доневата мајка мете, пастре,] мете пастре, син ки жене.] – Стани Доне, мили сине,] стани Доне промени се,] промени се, нареди се.] Ја ваа мајка не вирува,] душа бера̀м, ке си јумрам* [МП(В),43]; ~ *чернојоке нивјасту,] имаш дјате маличку,] прјамени гу, нареди гу,] надени му червену,] јопаши му зилену* [МП(Д),18]; ~ *наре́нди са̣ мума́та̣* [ПС(З),69]; 8. изр.: сја́· нариди́л (= завршил некоја работа, обично со привилегии) ~ *то́о шо́ сја· на̣риди́л ръ̆бо́тичкъ̆та, си–нъ̆риди́л до́ма, и́ма па́ри, не́ма га̣јли́на* [ПК(Гъ̆р)]; ~ *кумши́јте, уддéли уф–гра́до, си–нъ̆риди́ли ръ̆бо́тта* [ПК,2(156)]; ~ *си́те съ̆–нъ̆риди́а, си–удуми́а де́ц̣та, ни́а са́мо съ̆–ръ̆спра́·вме. Не́ зна́м, ни нъ̆–не́бо, ни нъ̆–зе́мна сум* [ПК,2 (182)]; а́ма о-нъ̆риди́х, о́ш адно́ш не́ма дъ̆-до́јде (= кога во меѓусебна расправија луѓето ќе си изнакажат повеќе непријатни работи'); ми-съ̆-нъ̆рди́а зъ̆лцтс (= така се изразува човек што се задавил од брзо јадење и храната (залаците) како да му стојат наредени во грлото) [ПК,2 (176)].

**на́ре̣ндба̣** f 'упатство, укажување како треба нешто да се направи' [ПС(З), 69]; ~ *и се́га ца́рут нъ̆ре́дил нъ̆–же́нъ̆–му дъ̆–ъ̆–изва́дъ̆т нъ̆–сре́т се́ло, су–плў́нки дъ̆–ъ̆–да́въ̆т... не́ма, ма́ло гуле́мо, се–да́ла нъ̆ре́дба съ̆́та дъ̆–въ̆́рвъ̆т нъ̆–ре́д дъ̆–пл'ў́јъ̆т* [ВЕв(К), 302].

**нар'е́ндува** (и: нъ̆ре́дъ̆ве, односно нъ̆ре̣ду́ва) impf 1. 'става нешто во ред, подредува, пр. садови на полица' ~ *и́ъ̆т та́м, и́ нъ̆ре́дъ̆ве. Му къ̆жу́ве де́тто на̣ ца́рут: "Ут цъ̆ри́ц̣та на̣до́лу фа́ти на̣ре́т, на̣ре́т и гле́ди мъ̆́же съ̆ или же́ни"* [ИГ,112]; ~ *Ту́рчин ади́н пръ̆пурда̣ва́л пу́шки нъ̆–куми́тто, съ̆–вика́л Ѓа́фур ага́. Нуси́л адну́ч пу́шки, му–ддéли ше́јсе ли́ри. Се́тне Ту́рчино фа́јќе, уф–тъ̆кви́ съ̆ндъ̆́ци наре́дъ̆ве мъ̆стъ̆га́рки и–но́се, и–пруда́ве нъ̆–куми́тто, му–зи́ме па́·рте* [ПК,2(311)]; 2. 'дава наредба, заповеда' ~ *"Шо́ ми руди́ла?"... Ко́а о́ди, гле́да ку́че и ма́че! И о́дма нъ̆риду́ва дъ̆–се́ди ду–гуди́на време пут ска́ла̣та зъ̆купа́на ду–пулуви́на, дъ̆–му ска́пъ̆т но́гите, за́што дъ̆–ро́ди ку́че и ма́че!* [ВЕв(Кр),302]; ~ *"си–излъ̆жа́х, ди–чи́јнъ̆та ги–зе́х и фъ̆рли́х пу Ва́рдъ̆р. И ми–дъ̆дéа ку́че и ма́че дъ̆–му–кла́дъ̆м". И ца́рут нъ̆ре̣ду́ва бъ̆́ргу дъ̆–се̣–зе́ва же́нъ̆та, дъ̆–си–изми́е, дъ̆–си–избА́јна... дъ̆–ъ̆–дуне́сите ту́ка* [ВЕв(Кр),303]; ~ *а пъ̆ ка́–ќ дујдéла та́·, ца́риц̣та – ѓу́пката, нъ̆–н'а́· мъ̆гре́шки ла́јна и́ дава́ла. Таква́ при́къ̆ска̣та. Та́· усе́шќе и фа́ште та́м нъ̆ре́дуве, дъ̆́рвуто гу–се́чъ̆т, ца́риц̣та нариди́ла* [ПК,2(259-260)]; 3. – (съ̆) 'застануват еден до друг' ~ *пуми́нвъ̆т вра́пците. –"Шо́ пла́чиш, ба́бо, це́л де́н, му ве́ле, ту́ка?" – "Бре, нъ̆–мо́ж дъ̆–гу–нъ̆пъ̆́лнъ̆м рише́тто во́да"... Съ̆–нъ̆риду́въ̆т съ̆́те вра́пци, му–гу–зъ̆ти́нъ̆т рише́тто. Си–гу–нъ̆пъ̆лну́ва, си–о́де* [ДК, 116].

**наресен*** adj 'украсен со реси' ~ *шче докара вран'а кон'а,] на кон'а ле сино седло,] на седлото малка мома,] малка мома Катерина –] измијена, изрешена,] на шијата наресена* [МП(Д),78]; ~ *покарај нивестата,] да не оде горе – долу,] горе – долу по чешмите,] приминета, наредена, како китка накитена,] како перо наресено* [МП(К),72].

**нарет** adv 'редум, еден по еден' ~

*фатиха сичките јунаци, си мачиха, не могли нити да ги познајат, кои са по–големи, нити да ги варзат нарет* [V,PM,97]; ~ *се́днаха на–ре́т, фатѝ не́говата л'убо́вница да гу ба́ра, да гу инцитусува на трапе́зата* [V,PM,10]; и: нарет ~ *ѝăт та́м, ѝ нăре́дăве. Му кăжу́ве де́тто на ца́рут: "Ут цăрѝцта надо́лу фа́ти наре́т, наре́т и гле́ди мắже сă или же́ни"* [ИГ,112].

**наре́че*** pf 1.'раскаже' ~ *нарчѐ Го́спот на ва́а прика́зна: Испаднá јараџѝата да си се́и се́мито му. Да та́му шо се́иши, ко́ј зắрно ут се́мито му падна́ на пắтут и сă газа́* [MV,K,273]; 2. – (се) 'стави име' ~ *и толко се карали, дур штели еден на друг да се поедат. Тога Бог се нал'утил, та триестето брата дигнал горе на небето да му правет хизмет, и тие се нарекли Дефове* [V,PM,266].

**наречници** (и: нарăчници) pl 'митолошки суштества (од ж. род), коишто на трећата вечер ја одредуваат судбината на новородено дете' ~ *дојде време, родила едно дете, името му туриха Мајдон. На трите дни дојдоха наречниците, да му пишат кăсметут. Една рече: "до трите дни да умри, ча е татку му сиромах"* [V,PM,73]; ~ *и то́јнака, кату зема́ писмо́то, кинѝса да ѝди. На пắтју излѐзоха на́речниците, му ве́л'ат: "да́ј ни, бре́ сѝнку, от па́зуфата пѝсмото, да вѝдими, што́ пѝши!"* [V,PM,146]; ~ *ка утишăл на плаѝнта, тамо гу нашăл Дедо–Госпуд. Рабутил су него три дни и не му збрувал, и се́ гу пулил, што чинувал. На вечарта му донесле на Бога измитчијте мо (тиа биле нарăчниците) вичера* [V,PM,266]; поретко, но се употребува и еднинската форма наречница ~ *на чурбаџ'ѝјата му са ра́ж'да инá мумý́ш'ка, ѝди стр'ад'á но́ш' на́рич'нѝцата* [MS,t,14]; во Серско се јавува од м. род ~ *и на́решнѝцити, и–то́ј и слу́шал. Пăрвио на́решник му–вѝка: "Тва́ д'а́ти да–е–зра́во и жѝво". Вто́рио вѝка: "Сре́ќа гол'а́ма да–ѝма, а тре́тио вѝка: "И на–то́а тарго́вец да–му–ја́ди има́нито"* [ЛК,107].

**нариде́н** (и: нареден)* adj 1. 'нешто ставено во ред, едно до друго, како што треба' ~ *нă де́сно ѝма уда́јка (за го́сте), напра́во тре́мче, нă ле́во кила́рче. Кила́рчто за синду́цте, пусте́л'та нариде́на та́м* [ИГ,119]; ~ *уддѐме Сикѝрник дă–се́дме, а́дни ту́рцки кắшти пắлни ѓу́бре. Шо́ вѝкăт во́шки, сѝчко, о́ј тă–се́ди. Се́ди нă–мигда́но, а пă го́ли бѝме. Нѝа бига́ме, сѝчко, сѝчко си–уставѝме, наре́дино* [ПК,2(341]; ~ *уф–у́стта тѝă де́к сă–наре́дăни зắбито сă–жлибѝни, а тѝă нăпре́ј шо–сă, ги–вѝкме дуда́ци* (покажува на усните) [ПК,2(237)]; 2.'облечен со убави детали' ~ *покарај невестата,] да не оде горе – долу,] горе – долу по чешмите,] приминета, наредена, како китка накитена,] како перо наресено* [МП(К),72]; ~ *мома стоје јуф Дунава,[ јуф Дунава, крај Дунава,[ тенка бела преминена,[ ситно, дробно наридена,[ ситно, дробно јуплитена,[ дробни китки наридена* [ТГ,171]; ~ *и то́јнака хрипна́, вјахна́ на́ цѝрното, гу изва́ди на до́лна земја по–надо́л. Та́мо најде́ една́ ца́рска мо́ма, накитѐна, нариде́на, стоја́ши покра́ј еди́н езе́р, плача́ши* [V,PM,134]; 3. 'се кажува за некој што е добро ситуиран' ~ *а́ма туга́ј има́ло сăјме́ни, не́ли. Е, уф–та́а кắшта де́к бѝл вујво́та та́м флизе́л и сијме́но. Чукну́ве, фле́ве. Га́здата гу–пѝте шо́ са́ке. Он му–вѝке: "дă–сă–пула́фме дујде́х. Са́кум дă–вѝдум ка́к сте нắре́дени;*

*слу́шум има́ло куми́те уф–се́лто"* [ПК,2(335]; 4. 'одреден. определен' ~ *шо–ќ ти кажум! Тăва шо–ј нăредно, нăпишно ќи–дојде. Не вирум ас ништо. Еми, ног арно видех, тă–ќи–вирум, дă–вирум!* [ПК,2(279)].

**нариен*** adj 'закопан (в земја)' ~ *кој ки–м ја плачи мојата младост...] што ме устави и ме заборави.] Ки ме палаш, не ки ма најдеш,] ки се пишманиш, ама по време,] от как ки ме најдиш вов црна земја,] во црна земја наријена* [МП(В),277]; ~ *и ке ме бараш, па по време,] от ко ки дојдиш на мојта гроба,] во црна земја наријена* [МП(В),278].

**нарица** impf 'кажува, зборува' ~ *засфирил Марку, засфирил,] сас тенка бјала пишчалка]... на пишчалка си нарица: "Вăрвете моми, нивјасти,] скоро се назат врашчајте,] чи ста заминăт, поминăт,] арапи черни манафи..."* [МП(Д),24]; ~ *на кавала нарицаше:] – "Зајди, зајди јасно слăнце,] да јогрјаје мјасечина,] мјасечина јот барчина,] да изл'ази бјала Неда* [МП(Д),36]; ~ *Диму, Диму дјали Диму,] Диму пасе сиву стаду,] ем гу пасе, кавал свира,] на кавала наричаша: –"Ој кавалу мој другарју..."* [МП(Д),40].

**наричјан** adj 'именуван' ~ *тој ден часот на шестја си собират јунаци три, прајат бајракот наричјан хламбор* [V,PM,248].

**наричува́но** adv 'со дадена порака, "проречено" ' (според преводот на Библијата) ~ *мо́лиши на Бо́га за сфе́тут, и Сфе́ти Ду́х бе́ши наврạз не́гу. И бе́ши наричува́но на не́гу ут Сфета́го Ду́х да не ви́ди умре́ш, ду́ри да ви́ди на Христо́с Господи́н Бо́г* [MV,K,313].

**наро́си** pf 'попрска, покрие со ситни дождовни капки' ~ *ро́си, ро́си, вај Ду́ду́ле, си́тна ро́са, ми́ли бо́же [ да наро́сиш сăта зе́мја, вај Ду́ду́ле, ми́ли бо́же* [МЕ(Р),97]; ~ *еј дудуле мили боже,] заврни ми дождовете,] да наросат ситна роса,] да навадат рамно поле* [МП(К),44].

**нạро́читọ** adv 'кога нешто се прави со одредена цел, намерно' ~ *и–тó ј до́шạл ка́снọ, ẹдина́јси, двạна́јси са́то, нạрọчи́тọ, и ви́кạ нạ–жẹ́нạ–му: "Ско́рни–гọ Ме́чọ, зе́то, дạ–и́ди нạ–ко́нито"* [ЛК,109]; ~ *"Ја́ди". – "Е–пạ–шо́ дạ–ја́дạм а́с. Апна́х дв'а́–три лạжи́ци са́мọ". Нạро́читọ дạ–гọ–исту́ри. Пạ ви́кạ: "Не́–ẹ тва́ ја́дини зạ–чов'а́кọ, зạ–ạли́штạтạ–си. Оти обла́чạн. Ас квạ–до́јдạх ни́кọј нẹ–мẹ–пọка́ни, се́ạ зạ–ạли́штạтạ мẹ–ка́нити", ви́кạ* [ЛК,121].

**наружи*** pf 'подготви, дотера' (примерите многу често се однесуваат на спремање на коњ за јавање) ~ *Марку му веле на млада Марковица:] – еј ти мори млада Марковице,] ај тури се темна кујнашница,] да наружаш мојта брза којна,] мори, да му кладиш седло шиклосано,] да му кладиш узда позлатена* [МП(М),44-45]; сепак сретнавме и случаи кога ружењето се однесува на нешто друго: ~ *ој ти мори млада Марковице,] ... наточи ми две здравици вино,] наружај ми две бели пугачи* [МП(М),46]; ~ *јајде скоро, мајко, спромени ме,] промени ме, мајко, наружај ме!] војник д–одам, мајко* [МП(М),111].

**наруча (са)*** pf 'се најаде' (не мора да се поврзува со терминот ручек = пладнина) ~ *и кату се науми това, гу удри по земјата тасот, гу разби. И кату гу разби тасот, от земјата беха изл'али млогу секакви манци, и тој седнал, са и наручал* [V,PM, 277]; ~ *кинисаа, утидеа. Удеки и аскерут дојде. Царувут зет му веле на шура мо: "Ад да поручиме, да*

*напкум кă са удриме!" Са наручаа* [V,PM,296]; ~ *ја вели: "еј побратими!... кату идех на пăнтјут, гу удрих* (тасот) *от земјата, гу разбих, и беха изл'али манџи млогу и са наручах"* [V,PM,277]; ~ *у–на́с сидéја и нă–вéчăрта, и сăбóтта нă–вéчăрта бúја, и дéу–ти Пéно... Идéја, пúја, сă–нăручáја* [BM(Цăр),320].

**на́рчи** adj 'нешто што ја има бојата на портокал (наранџа)' ~ *ричé Гóспот: Бéши идéн човéк зингúнин; да бéши приминéт на рýба нáрчи и цăрвéна, си радýваши кáта дéн су лúџба* [MV,K,274].

**на́рăнч'** m 1.'заграб, нарамник (пр. дрва)'; 2. 'скут, место каде што се држи мало дете' [MS,s,73].

**нарăча*** pf 'даде порака (барање) нешто да се стори, да се изврши' ~ *тогај детенто тури на вогинот от мравјате мишјано, та дојдоха та го чиниха зăрно по зăрно башка. И па нарăчја царот да закол'ат 100 крави да ги готвјат манџи* [V,PM.162]; ~ *и тогас Марин писал една гажетичка, хем ја даде на един негов човек и му нарăчја да пои на Вардарската порта, да чека, кога ки промине чилиби Теодорак, да му ја даде на рăнката му* [V,PM,166]; ~ *питал ... што му нарăчали. Слăнцето му рекло: "Момите ни сја уженјуват, зашто бо еднач ни са сја пред слăнце омили"* [V,PM.284]; ~ *нарăчај, моме, порăчај [ кога ки метат пулена [ и твојта пулена да а изметат* [ME(P),100]; и: наринч'а* ~ *тогас старата змиа му ја даде кабачката, хем му наринчја: "кога сакаш да ја отвариш, да велиш: "ач асандра" – ки си отвари сама"* [V,PM,176] – со назален призвук; и: наричја ~ *си отишел кахăрлиа на дома му, да ја вели на жена му: "ох, мила жену, как да чинам јазе сиромах, зашто крал'у ме наричја тешка поранка, да му најда 40 јајца с по еден зајк нетре"* [V,PM.243]; ~ *да му ричé: Мóма, стáни си. И сă вăрнá дýшата на нéа, и станá на тóа саáт. И пувел'á да му а дáдат да јáди; и зачудúле тáтко и мáјка му. Па óн му наричá на нúх да нé си кáжат на нúкој тó шо чинú*ло [MV,K,276].

**нарăчба** f 'претскажување, порака што ќе се случи во иднина' ~ *ношта чуждинчето момче чуло оти "нарăчниците" нарăчували малката момичка за него, – да биде негова невеста. А момчето, от страх, да не се испăлни таја нарăчба... а зел момичката... и а забодел на един кол* [ШК,5(Г),401].

**нарăчува*** impf 1.'ја претскажува иднината' ~ *ношта чуждинчето момче чуло оти "нарăчниците" нарăчували малката момичка за него, – да биде негова невеста. А момчето, от страх, да нė се испăлни таја нарăчба... а зел момичката... и а забодел на един кол* [ШК,5(Г),401]; 2. 'прави порачка' (пр. нешто да се купи) [CK,301]; ~ *чувéко умикнáл, ... тúа óат, óат уф–Сóлăн. Тáм нă–нéкуј шивáч нăрắчуват: éт таквú, таквú рýби сáкме, кóлко пáри чúнат ќи–си–плáтме* [ПК,2(337)].

**нас** pron 'долга форма за директен објект од ние' – *Хајде кал'мано до дома,] до дома у нас на госте!] од Бога да најди мају ле,] одгоре нашта кумица.] Чи си ма мене излăга,] излăга...* [МП(Д),52] – изр.: сé ќибúде сáмо нáс нé-ќ нă-бúде ~ *сúте рăбóти ќи–сă–рéдат, ќи–сă–свăршýват... сáмо нúа нéма дă–сме млáди, здрáви сéкуј пăт. Ет, тá–ј* [ПК,2 (193)].

**нас** pron 'показна заменка за ж. род –

онаа' в. нăзи; ~ *ја з'е́ва нас кни́га Анг'елус Кири́ју, му ракч'е́хнува, му пи́ш'и, ина́ дру́га кни́га му да́ва* [MS,t,17]; ~ *иди́н д'е́н' прумина́ ут нас махала́, ш'ту с'а́д'ăш'и ца́рува́та мо́ма* [MS,t,26]; ~ *м'а́рими сăс мутуви́луту, ко́лку мутувила́ за гу трăгними пла́тнуту и с'е́тн'ạ нас м'а́ра јă ут'е́гнува́ми* [MS,t,6]; ~ *нас гуди́на ш'ту и сă с'ăј, д'е́сит', двана́јси пăнт'а тр'ăбува да сă скупа́ј* [MS,t,4]; ~ *фл'а́зи д'ăт'ạнту у на́с ду́пката да врави́, зл'а́зи на идно́ ач'и́к м'ăсту* [MS,t,86]; ~ *фа́тиха да игра́јат па́к и на́с сă умури́ и т'а́ му вили́: "да по́а до́л да си пу́сна вуда́та"* [MS,t,9].

**насаа́т** m 'одговор, совет' ~ *бога́тиот кату чу́ така́, си разл'утил и му ве́ли: "а́ма ви́а сирома́сите и зна́нте мло́гу да вре́вите, и не можи не́кој да ви даде́ насаа́т "* [V,PM,17].

**наса́ва*** impf 'кога мајката му дава да цица на бебето' ~ *ма́јка наса́ва мале́ч'куту* (со исто значење: дуји́) [MS,s,74].

**насади*** pf 1. 'во обработена земја фрли семе за да никне растение, пр. пченица', или пак: 'закопа в земја корен (пр. од овошно дрво) за да порасне' ~ *ко ки јумре гроба ископајте,] сос раце земја нафрл'ајте,] на главата црква направејте, и да рече бог да просте јунак.] На срцето лоза насадејте,] кој ке мине грозје да набере* [МП(В),142]; ~ *Исус и Богороица му рекли: "Ти, шо сакаше да не́ утепиш, сега носи един бостан, да ти се платат греховите. Човекăт насадил бостан. Тогава заминало едно дете; то отивало на сфадба. Човекăт му рекăл: "Стој, да ти дадăм една лубеница"* [ШК,(5),439]; ~ *до цвеќето чешма направејте,] кој ќе мине вода да се напије,] и да рече бог да просте јунак,] до чешмата лоза насадете,] кој ќе мине грозде да набере* [МП(В),143]; 2. 'стави јајца во гнездото на кокошка од кои квачката ќе изведе пилиња' ~ *ќи–ту́риш ја́јца пут–кукóшкạта, óна ќи–ј ле́же три́ниде́ли и ќи–исјка́ре пи́лчки. Е, то́о сă–ви́ке дă–нăса́диш кукóшка* [ПК,2(80]; 3. 'разместува, растура снопје на гумното за да се врши жито' [СК,301]; ~ *нăсăди́х* (исто: *о–нạслáх*) *вра́о, ќи–вăршум вá·дин, дóнци кóјно* [ПК,2(80)]; 4. fig. 'уреди некои околности така што одредена личност да има непријат-ности' ~ *нă–ро́дин бра́т о–нăсăди́, и́ч óко не́ му трепна́* [ПК(Мут)]; сп. ~ *тă–нăсăди́ дă–рăбóтиш и–де́не и–ве́чăр, сја́а ќи–тј–о· гле́де а́ло* [ПК,2(199)]; или: ~ *че́ки* (исто: *че́к*), *че́ки, а́с ќ–о·–нăса́дум нă–не́го*; од-носно: ~ *а́рно мă–нạсạди́хте ви́ạ нạ-ме́н* [ПК,2(80)].

**насадувајне** n 1. 'активност кога се спрема гумното за вршење жито' – еден врах се состои од 80 до 100 снопови, што ќе ги распослат на гумното во вид на круг, така што класјата ќе дојдат од внатрешната страна и на површина за да може полесно да се врши; односнава активност се вика насадувајне [ТГ,340]; 2. в. насади 2; – кокошката се насадуве кога ќе се расквачe и кога сакаме да изведе пилиња. Насадувајнето се врши навечер, за да лежи квачката цела ноќ врз јајцата и да се навикне да лежи. Прво се спрема сиделото, во кое кокошката ќе кваче. Сиделото се прави од слама или сено, а се наместува пуд суо, на некое закриено место (пр. во некој кош) [ТГ,401].

**наса́м** adv 1.(просторно) 'кон местото

каде што се наоѓам(е), наваму' ~ *му вели на букосвиеца: "побратими, стани, фăрли един камин, ча ... му зема капата и си иди на насам!"* [V, PM,46]; ~ *ут мрăва вр'ắм'ạ с'éтн'ạ гу гл'éдат йди насáм сăс кóн'у* [MS, t,59]; ~ *и змийта заспá на мóмини скóта. И заминá мáлко врéме, и са подáде мáлку маглйца и вăрвјéше насáм, и момáта н'áхтја да гу пурýка* [V,PM,260]; 2. (временски) 'кон сегашниот момент' ~ "... *ви кажýвам, ча едйн дéн от тогáс насáм н'а можáх да вйдам бел дéн, заштó когá си наýмјувам, кáк вйкаши господáрот ми, когá јáзи гу бйех сос камини да гу óтепа...*" [V,PM,28]; ~ *ут хйл'а ин'акóш'а йкуш'и ин'á да на–сáм* [MS,t,6]; ~ *утфáрат кóнди кáта и гу нахóждат Пéтру игýмину и ут н'éгу да насáм йма трйста гудйни дур сигá* [MS,t,46].

**насвали*** pf 'симне нешто, го стави од повисоко на пониско место' ~ *ој другари, чујте ме:] насвалејте малихери,] натурејте ви ножеви,] приготвејте и бомбите,] и врвејте по мене* [МП(К),117].

**нạсéдẹ*** pf 'седне на некое место и остане подолго време' ~ *и–сéạ спрéмạ нẹд'áлạ, áј сéạ ọрóтọ, ќ–йгрạт, ќ–йгрạт, твá вр'áми, пóкăснọ, до–дéвạт сăтọ, дọ–дéсạт, кá ќẹ–нạсéдạт, ц'áлạ вéчạр, кạ–ќẹ–нạсéдạт и свирáчити: бáм, бáм* [ЛК,121]; ~ *Нá–припéлкạ. Аа, сйти ќи–си–кáжими: "Мóрин! Тá вéчạр дạ–дóјдити!" Свйти дивóјки, нив'áсти млáди, уф–крýг. Кạт–нạ–гýмно. Ќи–си–нạсéдими, см'áшки ќи–прáјми, мóри нé–и зạ–рạбóтạ дạ–рạбóтими, тạкá дạ–п'áјми. Ама знáјш дọ–кáј дạ–си–слýша!* [ЛК,135]; ~ – *Нели ти ме питаш, мамо, право ќи ти кажам,] право ќи ти кажам, мамо, Јесин се јармаса,] Јесин се јармаса, мамо, доло јод Полјани.] – Ако, јако, јако Јајше, ти ќе се наседиш,] на сарај ќи седиш, Ајше, јалтани ќи носиш* [МП(М),138].

**насéдне*** pf 'го свитка телото, и со задникот се постави на некое место (пр. на стол, на земја)' ~ *да как си утйдоа и заседнáле уф кýќата, éту и дрýзи нóгу имрукчйи и грéшни л'ýди ка си дујдéле, си наседнáле су Исус и су Ученйцити нéгови* [MV, K...].

**наседла** pf 'стави седло на коњ, го приготви за јавање' ~ *тогáс станá брáт му, отйде на дóма си, наседлá кóн'ат му и гу вјахнá, кинйса да йди на цáрјут* [V,PM,16]; ~ *тогáс станá брáт му, отйде на дóма си, наседлá кóн'ат му и гу вјахнá* [V,PM,17].

**насéе*** pf 'стави, фрли семе во земјата за да изникне растение' ~ *на нóјзте пйсмо испишáјте,] на сăрцйто, пйле Стáно,] к'йтки насијáјте,] кóј дạ помйне – сé дạ си скйне* [ИГ,108]; в. насади.

**нạсéле (сă)*** pf 'се настани, отседне некаде' ~ *шó ймаа кóли ѕигвáре, сă–свăлйа тýк уф–струмичко, а тăквй куту нáс устăнáа. Дạ и нọго сă–нăсилйа, за–тóо сјáа уф–Сóфја йма нóго нáши тáм. Ее–е, си–нă–прạвйă кăшти тáм* [ПК,2(284)]; ~ *и тăргнáме ут–Сикйрник, тýк ут–Кулéшино, то пăт прáво зă–Мóкринă. Уддéме, Мóкринă прáзнă. Нăсилйли сă–тáм нáште бижáнци пóрáно, пóáрните кăштички тăкá фăнáли* [ПК,2(80)].

**насиде*** pf 'насаска куче, го предизвика да биде агресивно' ~ *женáта му утринáта нé пýсна зéтјут, л'у пýсна двéте и дјáца; отйдоха на мáндрата,*

*чобáните насѝдеха кучентата, ги изјáдоха двéте дéца* [V,PM,146].

**насипи*** pf 'истури, стави нешто, пр. песок, или било какви ситни предмети (на некое место)' ~ *море там имаше сѐ млади невести,] сѐ млади невести сѐ со млади деца.] Заповед си даде церква да запал'ме.] Насипаме мале ситен, дробен барут...*

~ *отишéл отринтá и му насѝпали на еднó вăршѝло по еднá мјáра от фрет сéмјата и го накáрали "до ýтре рáно акó мóжеш да гѝ одбéреш – хáрно, и шта та заго́бѝме* [V, PM,258] – пишувачот или печатарот испуштил "ако не" пред: *шта та загобѝме.*

**насѝпува*** impf в. насѝпи (со исто значење: пусѝпува) [MS,s,74].

**насити*** pf 1. 'направи некој да биде задоволен од храна, вода – да биде сит' ~ *еднó врјáме ѝмаши еднѝ самовѝлски кéрки, трѝ сéстри. Еднáта речé: "мéни да ми зéми цáрјувут сѝн, сóс едѝн тáс мáнџа фрéт аскéрут да гу насѝтјам!"* [V,PM,46]; ~ *сос един сахан манџа неговот аскер да го наситјам* [V,PM,549]; 2. – (си) 'си ги задоволи потребите од храна' ~ *и тја им вели на рубинките: "ох, мили робинки, кажите на кралицата, и јазе да дојда во нејни конаќја, гăските да паса, на леп да си наситем!"* [V,PM,196]; ~ *му вéли на цáрју: "éј гиди, тáте, кăсмéт сáм имáла, и си најдé товá јунáче, тáмо га утепá лáмјата: и јáзе си куртулѝсах, и фрет човéците да си насѝтјат на вóда"* [V,PM,135]; и: насăти ~ *му вéли на децáта му: "а брѝ сѝнку, вѝа сегá са чинѝхти коџáмити јунáци; не ѝдити да си главѝти на н'áкои чорбаџѝи, да си насăтити л'áп "* [V,PM,20]; 3. 'човек може да се насити, освен од јадење, пиење, и од играње, богатство и сл. – кога ќе си ги задоволи желбите' ~ *ету една страшна змиа беши изл'ала от орманот, да му вели на сиракот: "сфири ми, сфири, јуначе, јазе хоро да игра, да си наситја на хору!"* [V, PM,197]; ~ *жими деца; две имам на них да не са наситум* (така се колне мајка во двете деца, за да ѝ поверуваат во она што го тврди) [ТГ,320]; ~ *зема другиот ден таистрото и лирата, да утиде па таму, фати да сфири. Пак излезе змиата, фатила да играи, дур си насити и пак му напăлни таистрото алтăни* [V,PM,197]; ~ *сă–ṇаситѝх уд маабéте* (= доста ми раскажуваш приказни); 4. 'се задоволи од направената пакост и прекине со таквата активност' – в среда, на последниот ден од свадбата, гостите правејќи шеги кршат чинии, шишиња, бокали, некои одат толку далеку што се качуваат на кровот ги кршат керамидите, го растураат оџакот и сл., а домаќинот не смее ниту *зăб да убеле,* бидејќи таков е обичајот. Ќе престанат откако ќе са *наситат правеќи акарет* (пакости) [ТГ,190]; 5. изр.: сạ нạсăтах нạ тоз живóт (= изморен сум од животот) [ПС(З),65]; чóику сáмо су-ина рăка прăс сă-насѝтфа (= пословичен состав што се однесува на човековата грамзивост) [ДК,107]; нă-мóш сă-нạсѝте (нă тóо шó нă-најдé) (се кажува кога некој ужива во туѓата несреќа) [ПК(Мор)]; исто: ~ сă-нạсѝштат нă-чýздăта мăка [ПК(Гăр)]; на младуст да не са наситиш! Аир да не видиш (кога се проколнува млад човек) [ТГ,320].

**наска** pron 1. 'долга форма за директен предмет од заменката ние' ~ *тогај му вéле негóвата,] негóвата стáра мáјка: – От бог, сѝну, да си нáјдеш!] Тáја бéше сестрá ти Елéна,] сестрá ти Елéна и зéтот ти идеа за уф наска,* 2. 'во функција: долга форма

за неправ предмет од ние, наместо нам' ~ *когá бăх си с арамúите,] во гóрата, планúната,] нéли нáска лéбот ни се свăрши,] да пушчúхме до труúца,] в дóбро сéло Бориславá,] лéб да сáкат, лéб да прóсат* [ШК,СбНУ(1),116]; 3. изр.: муѓи нáска да устáне (= она што го зборуваме да не се шири, да остане тајна) [ПК,2(177)].

**наскоро** adv 1. 'пред малку, непосредно' ~ *напкун питами: "Кој излезе сега наскоро от свадбата?"* [МС(В), 92]; 2. 'во непосредна иднина' ~ *нéкạ ми дạдé Гóспуд' чéнду, ạт нéкạ ýмри. Нạскóру му сạ рудúлạ мóмичкạ* [ПС(З),76]; ~ *ако–ј дивојка бре мили бај Дино,] ако–ј дивојка наскоро ја мажи,] наскоро ја мажи да не те осраме.] Ако је невеста бре мили бај Дино,] ако је невеста лулка да му купиш* [МП(В),48].

**насл'áди** pf 'тргне да оди по некого, да го следи' ~ *му дадé женáта му саломадáрникот, и тóј кинúса да úди да зéми ширлагáн, пáк богáтиот гу насл'áди, кату землá кăрпáчинот ширлагáн, и кинúса да úди на домá му* [V,PM,17].

**наслони*** pf 'потпре некој предмет до друг' ~ *што ин веле на дружина:] Еј дружино чујте ме!] Наслонејте малихери,] натурејте ножови,] запалејте бумбите* [МП(К),116].

**наслуби** pf 'стави некого во непријатна ситуација' ~ *јод Бога да најди,] кој Руса наслуби,] на девет девере,] на уосем снăхи,] и на четир зăлви,] четир л'ути змии* [МП(Д),94].

**насм'ăị (сă)*** pf 1.'со израз на лицето и со артикулација на смев изрази одредено чувство (пр. на изненаденост, на извинување, на радост и сл.) ~ *му т'éкна за нóс ч'ув'ăк, ш'ту гу закóли, сă насм'ă* [MS,t,18]; ~ *тојнака, кога си насмеа, жената му гу и видела и му вели: "мăжу, зашто си насмихна?" Тојнака га вели: "жену, не и твоја работа да ми питаш, зашто си насмихнах. Карај си на пăтјут!"* [V,PM,81]; ~ *и когá збóр чинúха цáрјут и сиромáхот, цáрјут речé: "óшти аџамúи са, áмạ нéка да ги ужениmи, ке да добúат ýм". Кату чу такá зéтјут, си насмеá; цáрјут гу вúде* [V,PM,114]; ~ *кýпила смóкви от нéгу и хáпнала, и си насмеá и му вéли: "господúне, далú мóжиш да познáị̇ш, што марáз úмам јáзе?"* [V,PM,29]; ~ *кату му са поклони, му вели: "царју, јазе дојдох да просја твојта мома за мојто дете, чопл'акот". Момата, кату чу това, си насмеја и рекла на татка ú: "дај ми, тате, на него, та нека е чопл'ак!"* [V,PM,245]; 2. 'се потсмева, иронизира' ~ *тогај стана и Бăлгаринот, са уму, извади капата си, са прекрăсти, каде угрјаи слонцето, па си надјана капата. Тогај му рече на Гăрциту: "добро утро ви, братќа!" И они си насмејаха на Бăлгаринот, кату на* пеза [V,PM,179]; ~ *вéчирта са–нạвичерáле, јạдéле, спáле. Нạ–ýтруту стáвăт, си–óдăт. "Е, му–рéклă тá жéнта–му, óти ко–изввигá кóјнут и кубúлта ти са–нạсмијá"* [БМ,200]; ~ *óџạтạ му–вúкạ: "От–бẹ Пéтрẹ тạкá нạпрạвú тú? Нáли ќи–зéмиши, вúкạ, лăжити, ќи–дóјдиши". "Дạ–сẹ–нạсмéẹмẹ, вúкạ, мáлку, дạ–сẹ–нạдлăжими. Еми, пóгọл'áмạ лạжá ọт–тáạ милýвạш? Кóлку вр'áми потпúрạши тáм зúдọвéтọ?"* [ЛК,130].

**насмева*** impf 1. в. насм'ăị (сă) 1. ~ *Господ и на него* (на мајмунот) *му веле: "Ето, гледаш тоа човек, шчо седе на ќошето? Ќи ти биде стопанин; ќи ти рани со лешници, орехи и други емише; ти ќи го*

*насмеваш со играчките тфој и ќи му смееш и лăжиш децата''* [ШК,5(В),39]; сп. нăсмеве сă 'низ смев ги изразува своите мисли, чувства' [СК,301]; 2. – (сă) 'се потсмева' ~ *у–у, и она пă–ќи–сă–нăсмéве нă–нéкуј, кóга сúте пéзи сă–пу–н'áа* [ПК,2(80)].

**насметка** adj (f) 'загрижена' ~ *Росице пуста, Росице,] секогa јо вас да дојда,] все тă насметка намирам,] все жална, все разжалена.] Дăли тă мајка карала,] ил тă са братја бедили?* [МП(Д),148].

**насмијачка** f 'нешто несериозно, смешка, шега' ~ *и на трита дена ки уживеи... да му сă виделе виа лафови на них кату насмијачка, вии приказни, и не а веруваа* [MV,K....]

**насмихне (си)** pf в. насм'ăȋ (сă) ~ *зашто си насмихна?* [V,PM,549].

**Насо** (< Атанас) 'м. л. име запишано во Кукушко' ~ *кá сé–ј чинúл тóо Нáсо, чинúцта уф–ýстта сј–áа нóсе* [ПК,2(211)].

**насолен*** adj 'јадење на кое има ставено сол' ~ *во торбата пиле припржено,] пиле припржено, жено, жено,] ах мори жено женке,] пилето е со сол насолено* [МП(М),165].

**насоли** pf 1. 'стави сол на јадењето за да биде вкусно, односно да го заштити од расипување' ~ *така извадила сăрцето от прасинто, та другото гу насоли, ча женaта и била млого умовитна: знаиши, ча на уврејската книга е писано, кој увреин да можи човешко сăрце да открaди* [V,PM,193]; ~ *га вели: "марú жéну, тајá рúба га земáх динéска за едúн грóш. Гóтви динúска от нéа мăра да идáт мáлкате и дрýгата нáсоли а сос сол!* " [V,PM, 17]; ~ *му вéли: "óх мăжу, хáрно си земáл рúбата и ми вéлиш да гóтва мăра, а дрýгата да га нáсол*'а, *ами кату нéмами нúти сóл, нúту пипéр, нúту шарлагáн?"* [V,PM,17]; 2. fig. 'кога "невкусноста" на зборувањето невистини се прикрива, се ублажува'. ~ *трибýве мáлце да га нaсóлиш* (лагата) [ПК(Мор)].

**На-сóлиштето** top. 'сточарски термин – место каде што на овците им оставале сол да ближат' (се среќава често во микротопонимиската номенклатура); запишан во с. Дрјаново (Серско) [ЛИ,МИ...,163].

**наспие*** pf 'кога некој ги задоволи потребите од сон' ~ *нали са си наспала;] два вечера без мен'а?] ја та најдах, јас та најдах,] при моите другаре,] сăс моите јаркане* [МП(Д), 116]; ~ *и óн му–ă–трăгнýва скáлăта, ă–фăрл'а пóнáка и си–óде. Тúа, кă–сă–нăспáја, сă–рăзбудýвăт, сáкăт дă–сă–свáл'ăт сéга. Пýл'ăт – скáла нéма* [ВК(Тр),323]; ~ *излéгух на–кавинéту, пúх идно́ ка·вé, сéтн'и ми–са–пријáди, утúдух дóма, са–најáдух, пáк дăж'ȗ'иш'и, пáх си–лигнáх да спúја, са–наспáх* [ВБ(Не),339].

**наспрúту** praep 'наспрема (нешто)' ~ *ричé Гóспот на Ученúцити нéгуви: Сéкој човéк тó шо ки ми сă кáжи за мéн наспрúту л'ýдито, и Човéшноу Сúн ки му сă кáжи на нéгу приту óчити на Господúнцки Ангели* [MV, K,298]; ~ *насприту снáга рóжба Господúн Бóга нáш и Прибуждéн нáшаго Исус Христос (Бужúќ) (Велúќ)* [MV,K,305].

**насрди (се)** pf 'се налути, се нанервира' ~ *тогај се валија насрди,] извика на јузбашите:] – Ај тргнејти го на страна, ] однесити гу чаршија, там нек вика тилалин,] нека се збере народот,] тамо бре да се убесе* [МП(В),129] ~ *дека е мајко Бојана,] што ти си стара станала?] Боја е*

*саноќ комшии,] сега е дошла, заспала.] Стојан се луто насрди,] извади острото новче,] та ја прободи Бојана* [МП(К),68] – и во двата контекста (првиот од Воденско, вториот од Кукушко) е присутен балканизмот: отсуство на предлог кон додатокот за место: однесити гу чаршија (м. 'во чаршија)', Боја е саноќ комшии (м. 'во комшии'), второ, ја сметаме за превид формата новче (во контекстот од Кукушко), зашто нашите истражувања на дијалектната ситуација во Кукушко упатуваат на 'нохче'.

**насред** praep 'укажува дека нешто се наоѓа еднакво оддалечено од крајните точки' ~ *место бăрке да кундисе,[ арисал место, биндисал,[ насред село на мирата,[ на таја трева зилена,[ крај тија чешми шарени,] крај тија води студени* [ТГ,98].

**нạстáви*** pf 'остави, тури нешто некаде' ~ *и тá вúќе ки–сạ–испúка сă̏та најс–вéјкте и ќи–си–извúе кужýрци и пу–иднá нидéл'а ќи–а–рạстрисýвиш вéјкта–бýбăта, ки–си–ị– нạклáвиш у–идна–удáја на–прóструм, тúе пóлни кужýрци зạ–милúна. Е, тăкá кужýрци ќи–си–ị–нạстáвиш тáмка* [БМ,201].

**нạстáне** pf 1. 'стане возрасен, порасне' ~ *нạстạнáа дéцта сáке (трибýве) д–им рăздéл'ум имóто* [ПК(Гăр)]; ~ *од как сам ерген настанал,] девет сам града прошетал,] в девет сам моми зал'убил* [МП(К),145-146]; 2. 'бидне' ~ *ка го видеја сите моми,] сите на нога му станаја,] само Маријка не му стана,] та ки настане јарамијка,] јарамијка лута змија* [МП(М),26]; 3. 'се крене' ~ *тúạ русăлúјте уд–дéк Сăлмáнọво, тúạ уддéк Амбáр Ќóј фăтúли сáмо сă–бикóл'ăт и вăрвăт. Сé–ткá óрто гу–бикóл'ат... Тă̏пăнто чýкăт нă–жáл: дáм, дýм, дáм, дýм, а–рý–сăлијте ус–кăлă̏чките ќи–сă–јскó–л'ăт. И нăстăнáли стáри л'ýде кул усăмдéсет гудúни тăрчáли тáм мúѓи них, флизéли тáмо* [ПК,2(355)].

**Насташија** 'ж. л. име во Гевгелиско'. Како поспецифични од истата регија пред скоро еден век се споменуваат следниве машки имиња: Анасташ (Атанас), Акила (Акилеф), Анди-Питруш (ново – дојдено во тоа време со пропагандите; истово објаснување важи за сите случаи во кои покрај името стои *ново*), Анди-Филис (ново), Анго, Апостул, Александар, Аргир (ново), Божидар (ново), Бранко (ново), Вангел', Вано, Вашил' (Шил'о), Вел'о, Глигор, Гоне (Гоце, Ѓорѓе), Дел'о, Димо, Дино (Кустадин), Душан (ново), Ефтим (Ифтим), Зафир (Фиро), Илија (Ил'чо, Ил'о), Јанкула (Јанко), Јоаким (ново), Јосиф (ново), Јуван, Јурдан, Кол'о (Кол'чо, Никола), Крă̏сте (Ставре), Лазар, Милан, Мил'о (Мил'ко, Михаил), Мицо (Мито, Димитре), Нако, Павле, Петре (Пено), Радумир, Ристо (Ито, Ичко, Индо), Саве, Стојко, Сутир, Тано (Танче), Трајчо, Тодор (Тоде), Ташо, Тиохар, Тодор (Тоде), Тошо, Трајко, Филип, Шарафин (Серафим), Штифан (Штефан, Стифан); женски: Анета (Ана), Анѓелина, Афрудита (ново), Бил'а, Бужана, Бусил'ка, Ванга, Вера (Варвара), Вилика, Гина, Гонда, Гуна, Гуца, Дафина, Доста, Донка, Душанка (ново), Евгенија, Ефемија, Ефка, Зорка, Ирина, Јелена, Јурдана (Дана), Ката (Катарина, Катирина), Кустанда (Санда), Ленка, Ливена, Лисава (Сава), Магдалина (Магда, Лина, Линка), Марија, Марушка, Маца, Милена (ново), Милица, Насташија (Анасташија), Надежда, Неда, Пулисена, Румка, Русија, Рӯша, Сирма, Славка, Спасија, Стоја (Стојна), Султана, Танка, Тинка, Тона,

Фанија (Фана), Фида, Цофа (Софија), Шикирина, Шинка [ТГ,114-115].

**настéнке** pf 'наполни нешто до крај, со притисок' ~ *и́ма да гă настéнкум пéчката, ќа–а–зацăрвум* [ПК(Гăр)].

**настигне** pf 'привтаса некого' ~ *да фркна да си префркна,] да настигна ле Бојана,] да хи искарам јочите,] като два студни кладенци,] да хи јизгризам ликото,] като црвена јабалка* [МП(Д),118]

**настил'é** pf 1.'постила нешто на широк простор' ~ *за дунис'é на враш'и́лугу раж'ани́на, за ја настил'é у враш'и́лугу* [MS,t,66]; 2. 'посипе' ~ *мóш' да клад'éш' ниш'áн'ă, на зим'áта пéп'ăл за настил'éш'; и на скáлата пармáку катрáн за гу намáж'иш'* [MS,t,22].

**настѝне*** **pf** 'се поболи од студ и недобра облека' ~ *мă–фąти́ адúн лáдин дóш, настинáх* [ПК(Гăр)].

**настинан** adj 'болен од настинка, преладен' – кога човек седи на влажна земја или на студен камен може да настине и тогаш добива вăрвеж (= пролив) [ТГ,239]; ву Кукушку: нăсти́нин ~ *то: уд–нóго пéјне, уд–настúнка грéздăво гувóре. Гăрлуту мо–ј уд–нăсти́нка, нăсти́нин и гувóре гăрличáво. Имше адúн гу–вúка: Гăрлицта* [ПК,2(242)].

**настинуве** impf 'се проладува, го фаќа настинка'– кога човек седи на студено, несоодветно облечен [ТГ, 239]; в. настѝне.

**настр'ăш'та** adv 'на страната што е отспротива' ~ *на–стр'ăш'та имáш'и инá мáндра; ч'убáниту ут–стр'ă-ш'та ги гл'éдаха пукрáј мéш'л'ăнтá-та ч'ą и́ма и инó д'ăтинци!* [MS, t,16]; ~ *тогас пак рăжна неговата кон'а, и си отвори морету, и тој сос момата промина настрешта; и, кату излезоха от морету, тогас вели на момата...* [V,PM,236]; ~ *и си фăрли́ уч'и́т'ą, пугл'éда на–стрă-ш'та Алéксандрóту и вúд'ą инó м'áсту млóгу хýбаву* [MS,t,60]; и: насрешта ~ *напкун имаше един другар на–срешта, патардијата га чу и как чу и пушката, тăрча и кажа на селото* [МС(В),75]; сп. **Насрéшта** top. 'место што се наоѓа од спротива на с. Герман (Валовишко)' [ЈИ,МИ...,163].

**настрет** adv в. настрид'á ~ *ка дујдé настрет ут Вели́гден, ути́шăл Исус, сą закачи́ на И...–то и сą прика-жýваши. Да па Чифýтите сą чуди́ле, éм вел'áле: Как вóа знáј книга, не учéн?* [MV,K,256]; ~ *и а нóсиши сáм крăстут на рáмото; испаднáле да утидéле на мéстото шо му вéлиа Глáва, Чифýцки му вéл'ат Голготá; тáму шо гу раскрăстиле на нéгу, и суз нéгу зáјно дрýзи двéмúна, идéнјут ут иднáта стрáна, па дрýгјут у–дрý-гата да настрéт на Исус* [MV,K,293]; и: насред ~ *место бăрке да кундисе,[ арисал место, биндисал,[ насред село на мирата,[ на таја трева зилена,[ крај тија чешми шарени,] крај тија води студени* [ТГ,98] – според наши сознанија во гевгелискиот говор групата -ср-, се изговара со вметнато –т- (-стр-), но сепак го предаваме како што е запишано.

**настрид'á** adv 'кога нешто е еднакво оддалечено од краиштата, односно што се наоѓа на средина' ~ *и вилú ... : "ни фарл'óвам на дăнуту, за фăрл'а на стрид'á !"* [MS,t,69]; и: насред'á ~ *Гóспот позná нéговата клéвета, и затовá на–сред'á пăт'у си заоблачú небéту, вати тéшко да грамú* [V,PM,16], односно нăстрéде ~ *дéка сичéл óн имáло нăстрéде иднă–бýка, úсе шó бúло, бúла прáзна* [ПК,2(80)]; ~ *лисúцата му–вéле: "Јáс мóжăм дă–сýдăм, áма*

*дă–сă–утвúе ут–тúлут, дă–зăстáне нă–пăтут дóлу. Јáс ќи–зăстáнăм нăстрéди и ќи–сýдам: кóј–е крúф, кóј–е прáф"* [ДК,137].

**настуде (са)** pf в. настúне – кога човек силно ќе настине тогаш го лекуваат на следниот начин: ќе се загрее вода во кутел, внатре ќе стават малку синапуво семе, лушпи од крумид и малку сол, потоа болниут ќе ги стави нозете до колена во водата, и самиот ќе седне, ќе се намести така што пареата ќе му доаѓа в лице. Преку глава ќе му стават дебел покривач ич издух да не зимуве (= да не вдишува воздух), добро да се напаре и спотне; некои се мажат су нишадăр (салмиагас). Други се лекуваат поинаку: ќе земат околу 100 гр. лута ракија и десетина суви лути пиперки, што ќе ги иситнат и ќе ги стават во ракијата; на ова ќе му додадат и малку зејтин, ќе го загреат на жар, но без пламен, бидејќи ракијата може да се запали. Потоа со оваа смеса ќе го истријат болниот по целото тело и добро ќе го покријат за да се испоти. Често се употребуваат и миндузи (специјални чаши што се ставаат на грбот на болниот). Доколку е настината и главата тогаш се маже су газија – петрулеум, а се става и синап [ТГ,239].

**наṣтăпва*** impf в. настăпи 2. ~ *Кá бигáме ли? Пáсăхме нис–пóл'то. Гăрцте ў́з–дóл кá наṣтăпваа, сă–глé-јше бúл' кá úдаа. Нúạ фăтúме дạ–бéгме, а пă уд–дóл адни бугáрски вујнúци тáм наṣ Гạрдúштто нáше, нăт сéлто, прăпукáа (Гạрдúштто* < градиштето – име на место што често се среќава во македонската топонимија) [ПК,2(290)].

**настăпи** pf 1.'притисне со ногата, згазне' ~ *бајрак си забоде,] јăф средја хорото,] кон за бајрак вăрза,] та си ми са фати,] за крајна дивојка,] дваш хоро јобиде,] триш мома настăпи,] шарăни чорапе* [МП(Д),114]; ~ *на пат ки стретам малкај девојка,] кај што излеве од вруќа бан'а...] полека карај брзата кон'а,] ќе ми настăпиш пандофлите,] везени пандофли и бели нозе* [МП(К),181]; ~ *пулека си терај, лудо,[ твоја брза којна,[ да не ми настăпиш, лудо,[ меснати ми пети,[ меснати ми пети, лудо,[ на бајна бајнани* [ТГ,157]; 2. 'навлезе, се пробие кон одредена цел' ~ *ој ти лојзе, лојзе ти дојранско лојзе,] право ке ми кажеш дал ке настапиме,] дал ке настапиме во Дојранското Поле,] дал ки настапиме ил ки отстапиме* [МП(К),136]; 3. 'се појави (некаде)' ~ *Турци викат – Алах, алах!] Ура, викат комити.] га разбере цела Иврпа,] как се бијат комитите.] Седум души настапија,] седум души там паднаја* [МП(К),116]; – пример за редукција на е во и во туѓи зборови: Иврпа < Европа.

**настăрве** (сạ)* pf 'се привикна на некои погодности' ~ *си–бúл едéн уфчáр, имáл óфци, áрно áма сạ–настрвúла еднá мéчка и сéкуј дéн му–земувáла пу–еднá óфца* [ВГ(М), 273]; ~ *сијала мома црвена лоза винова,[ ја уд лоза си црвено грозде јубаво,[ ја уд грозде си црвено вино јубаво...[ она курдисала сред село мијана јубава,[ се настрвило едно лудо младо јабанџијче,[ пило што пило два дни ми, три дни, четири* [ТГ,156].

**насăбéре (сă)*** pf 'на едно место ќе се најдат повеќе луѓе (предмети)' ~ *на ýтринта дéн шó и пу пéтóкут, сă насăбрáле Старéите и Ф–ите на Пилáто, и му вéлеа: Афéндо, си а смилúхми* (смислихме?) *óти тáа*

*лӑжа шо ре́кал, жи́в биде́ки: пу три́ дни́ на́пкун ки заста́ни* [MV,K, 289] – во контекстот имаме уште еден случај во кој првобитниот гл. прилог бидејќи се јавува со зачувана глаголност, а не како сврзник: жи́в биде́ки; ваквата функција во долновардарските говори е обична, а не е позната во нормативниот јазик.

**насӑлзен*** adj 'кога некој е расплачен, со солзи во очите' ~ *а бре вије кукушани,] што сте толку нажалени,] и со очи насӑзени.] Как да не сме нажалени,] кога в село чудо стана...] Гоце Делчев го убија* [МП (К),115] – песната е запишана од бегалци од Кукушко, што живеат во Струмичко и оттаму формата насӑзени, со ӑ за некогашното вокално л, бидејќи таму така се реализира; сепак во насловот ја претставивме кукушката форма.

**насӑрчи** pf 'даде потстрек' ~ *на него најстина толку гу ареса селто су негувјут башка–мурлија живут, шо ма насӑрчи да зем да написам* [ME(P),70].

**ната́зјака́** adv 'на ова место, тука' (?) ~ *з'е́–јина гла́вн'а ут во́гн'у и прул'е́тна па́к за да си до́јди ната́зјака́* [MS,t,23].

**нѹта́ка** adv в. нататак ~ *и то́гӑш стрил'а́чут – тре́с! Ѓа́вӑлут уд–зе́мин – ѓа́вӑлут нѹта́ка па́јѓа, диво́јкта нѹва́ка па́јѓа. "Чекај, добро, му–веле, ти и не са–уби момта"* [БМ,196]; ~ *ги–виде́ло ма́что: "Мӑрл'а́у, мӑрл'а́у, мја́у, е́е, прија́тӑле, де́к о́јте?" "А–бе, о́јме нӑ–пла́нинта, ги́би бе́". "А–бе, дӑ–до́дум и–ја́с?" "А–бе, ни́а друга́ре бӑ́рќме. Ајде". И ма́что сӑ–кӑчу́ве нӑ–мӑга́рто, вӑ́рват. По́ нӑтӑка́ ги–ви́жде пите́ло* [ПК,2(275]; ~ *Стру́ма сме гӑ–вӑрве́ли, а не́ знѹја́ли сме де́к и́ма пӑ́т дӑ–пуми́нме. Вујна́та сѐ нӑ–искӑрӑла. До́да и дру́кта до́да вујни́ци г–искӑра́ли, сѐ лӑка́тци, лӑка́тци удѝли. Сја́ нӑтӑка́ ќ–о́јш, па́ нӑтӑка́ ќ–о́јш, не́ пра́во д–о́диш. То сӑ–ви́ке лӑка́тци* [ПК,2(321)].

**натамами*** pf 'надокнади, направи нешто да биде точно (*тамам*)' ~ *утиде, му веле на офчарут: "Аде, пубратиме, сега нимо саќи пари за житто, ами на кило двеста офци да саќиш, пак да си натамамиш офците"* [V,PM,294]; ~ *са чини една зла скапиа, фатиа уфчарето да идат за жито. "Валла" риче (офчару), "јас пари нејќум, офци сакум: за секое кило пу двеста офци". Си и натамами па офците, са чини па ќаја* [V,PM,294].

**нататак** adv 1. (просторно) 'не тука, онаму, настрана' ~ *вили́ на ж'ина́та: "ут н'е́са да ната́так та́с кӑ́ш'та и то́с пириво́л' тфо́ј зӑ́–ј!"* [MS,t,47]; ~ *тога́с ђа́волут му ве́ли: "и́ди си; по–на́та́так ке да на́јдиш дру́г кату ме́ни, негу да гу питаш!"* [V,PM,147]; ~ *"...тинака пак това што ми чини на меника, ки ти проштавам, дур дека сам жив ". И така си оделиха, тојнака нататак, старио на тамука"* [V,PM,33-34]; 2. (временски) 'за напред' ~ *ут у́тр'ѹ ната́так Го́спут' зна́ј, как за проми-н'е́ми* [MS,s,74]; ~ *си уста́нах јас ивдуве́ц ... и живо́ту ми н'е́са са́хата́ (мло́гу бе́т') да ут утр'ѹ ната́так Го́спут' зна́ј* [MS,t,3]; ~ *тос тас да гу имаш млогу на ихтибар и от сја нататак, кој ки иди да мелѝ на воденицата, хак да не зеваш* [V, PM,278]; ~ *кату отиваха на пӑтју, три–четри дни нататак најдоха един јунак, којто морету гу смрӑкаши сос устата му* [V,PM,44].

**нататакан** adv в. нататак ~ *л'у фати да га пи́та на жа́бата, дали и́ма и дру́ги жа́би сос не́а. Жа́бата му*

*вели́: "о́шти едина́јси жа́би и́ма". Тога́с га утепа́ жа́бата и га намрắда нататакан* [V,PM,28]; ~ *кубилата што била тешка, на пăтју метнала, и тојнака излези та гу зема жрјапчиту, гу фарли нататакан на една страна* [V,PM,94].

**нąта́тки** adv в. нататак ~ *избигá нąта́тки* [ПК(Гăр)]; ~ *бéги нắта́тки, ни́м сă–бу́ти* [ПК,2(81)]; нắта́тки ~ *о́ди по́–нắта́тки дă се́днум и е́с* [СК, 103].

**нат'ąнха́** adv 'насамо' ("во четири очи") ~ *уста́на з'е́нт'у и нив'ắстата думá и тугá́с нат'ąнха́ гу пи́та: "ут ш'то со́ј си ти?"* [MS,t,15].

**натема́го** 'да биде проклет' (се кажува за ѓаволот) – во Воденско, во Мегленско на́тима 'проклетство' [BV (M)119]; сп. нăтăмá-те (= да ти се сневиди) ~ *нăтăмá–те и де́тто, шо́ а́рно мă–нąсмијá;* или: *нăтăмá–ве и де́цта, де́к сă–кắчу́фте та́мка* [ПК,2(81)]; исто и како клетва: *нăтăмáте и чуве́кут* (= да бидеш проклет, анатемисан) [СК,103].

**нąте́па*** pf 'изудира, нанесе повреди' ~ *а́к мо–ј, не́к гу–нăте́пат, зе́р це́л де́н е́ј неми́рин, ус бо́рна сј–о бắрке* [ПК,2(205)]; ~ *стритéл нă–пắто не́куј лувџи́ја, му–ричéл: "Шо́ бе ви́киш не́ излéве?! Ни́ă уд–но́к ше́тме пу–за́јци, пу–шо–де́ј дă–фа́тме, а ти́ ќи–ни–ви́киш: не́ излéве, не́ излéве". Фắти́ли, гу–нắтипáли* [ПК,2 (302)]; ~ *пá у–пи́те по́по: "Ја́ринце, бе́глинце, гла́дно–си, жéдно–си?" "Ми, гла́дно сум, жéдно сум". По́по нắтéпе и жéнта* [ПК,2(233)]; ~ *уф–сắрпцко би́ше но́го ло́шо, уф–сắрпцко дă–ви́јш кăквó би́ше: ќи–зéмаа нă–чувéк ќо–нắтéпаа. И–у–сắрпцко не́ би́ше живо́т, нéмше живо́т* [ПК,2(282)].

**натера** pf 'принуди некого да направи нешто' ~ *мајка му сум ја натерал,] на сина кандил да свете,] браќа му сум ги натерал,] за Асан дрва да цепат,] сестри на Асан сум терал,] за Асан вода да носат* [МП(К),87]; ~ *многу сам мајки расплакал,] Јована мајка највише,] татко му му го натерав,] сина на ражајн да пече,] мајка му му ја натерав,] печено месо да јаде* [МП(М),55].

**нąте́рува*** impf в. натера ~ *е, имáла адна жéна двé ќе́рки. Ама еднáта би́ла нéјна, а дру́гăта зăвáрна. Она сѐ мắжуфта ќе́рка а–нắтерувáла, а–нăкăрувáла дă–рăбо́те* [ПК,2(301)].

**натика** pf 1. 'кога некој се жали затоа што сторил нешто добро' – и на просјакот кога му се дава секогаш се мисли дека се раздава за душа на умрените... Кога се раздава за умрените не треба потоа да се жали ако некој (просјак) зел поголемо парче. Од таквото давање мртвиот нема да има никаква корист, зашто му го натика и тоја што му даде [ТГ,34]; 2. – (си) 'влезе на брзина (некаде), се сокри' ~ *Георги как зе страх, как си натика там на тиквите и нич не сборувами* [МС(В),80].

**нąти́кне*** pf 1. в. натика 1.; 2. – (сă) 'се облекол со топла облека, се спремил' ~ *шо́ си–сă–нăтикнáл то́лко, сắнки во́нка ка́мине вắрнăт;* уште: *а́дна ка́па нąтикнáл ду–у́ште* [ПК,2(197)].

**натими́са** pf 'проколне, односно исклучи од црквата'; в. натема-го ~ *не́ мо́жи не́кој да рабо́ти измиќáр на двé а́ги; о́ти или идно́то ки си милу́ва, и на дру́ѓут ки гу каскандѝса; или на идно́то ки му пумáга, па дру́ѓут ки гу натими́са* [MV, K,264]; ~ *па ко́лку ми́на ут ти́и Грамати́цити си ре́кле мигу́ ни́х ски́ршно* (< скришно): *Во́а човéк натими́са* [MV, K,265].

**нaтјáнин*** m 'жител на с. Нăте' (на Кожув Планина, населено со Власи) ~ *бегај Јован бегај, бегај да бегаме,] бегај да бегаме јод то пусто Зборско,] ето дека идат лошите натјани,] лошите натјани со пушки на рамо]... јони право јидат за то пусто Зборско* [МП(В),113].

**Натка** 'ж. л. име запишано во Кукушко' ~ *не плачи Натке, не жели џанам,] мајка те дала на место богато,] богато место куќи високи.] Натка продума на стара мајка:] пусто јостанале куќи високи* [МП(К),76]; ~ *Кол'о на Натка говори,] Натке ле Натке убава,] чекај нѐ Натке, чекај нѐ,] додек триш петли запејат,] није ке дојдме стројници* [МП(К), 152].

**наткáва*** impf 'на разбој исткае, додаде дел на платното' ~ *наткáвам инá плускá, гу звáж'дам с'éтн'ạ ч'умáку* [MS,t,7].

**наткăл'ви** pf 'победи во натпревар: кој ќе посече повеќе дрва' ~ *јунак си иде на брдо,] и си хи са мол'аше: – "Мăр Гајтано, Гајтано,] хајт да идем в гората,] та да кăл'вем, да сјачем!] та да си са наткăл'вем!] л'ако та ја наткăл'вă,] шче ти зема ликото"* [МП(Д),184].

**натоварва** impf в. натовáри ~ *и през нăшта натоварва ги нéз мулета умр'алите и ги испусне кăде искат да идат мулетата... На нóа чув'ак са останали парите* [ВД(Ка),335].

**натовáрен*** adj 'тој што носи товар' ~ *и дјáдотó му кáзал: "Да са вăрнеш, сúнко, дá му потéраш пет кóн'а натовáрени: едúн сос пченúца товáрен, друќ сос мéт, и едúн сос прóсо"* [V,PM,256]; ~ *та му дáл ќосéто пет кóн'а натовáрени сас што поискал* [V,PM,256].

**натовáри*** pf 'стави на грбот на добиток (или на друго превозно средство) извесни работи (товар)' ~ *и бјазарѓáнина пýснал едúн тјалáл та прикóпил л'о што имáло фаф касабáта сижиме, канáпја, хóртоми, та натовáрил н'áкој двéсте арабќ* [V,PM,256]; ~ *мар та погл'адни низ јасно небе,] мар изл'азла ли ја звјазда деница, звјазда деница, баш керванжијцка! Мар та назоби девет биволици...] мар та ги напој̣ до рујно вино,] мар та натоварјај тешка кирија* [МП(Д),95].

**натопи** pf 1.'намокри нешто со прскање' (со вода или др. течност) ~ *саноќ седам, пиле, под пинџерки,] саноќ ронам дробни саузи,] чеша саузи, пиле, сам напаунау, а риза сам натопау* [МП(М),130]; ~ *сетила се вечер мома ми Румена,] на ода да идја, лице да јомија,] лице да јомија, коса да натопи.] Одоздолу иде едно клето Грче]* [МП(Д),138]; ~ *– Еј мор мале, стара мале,] ја подај ми ладна вода,] да натопам тенка јуста.] Одговара млад собаша:] – Неси моме при мајка ти,] ти си моме при собаша* [МП(М),100]; 2. 'стави нешто во течност' ~ *и он му викнá, да ричé: Тáтко Авраáм, прóсти ми, и пýшти на Лáзар, да си натóпи на крáнинто прăстин уф вóдата, да дóјди да ми сă разлáди изúќот* [MV,K,274]; 3. 'ја навади земјата (обилно)' ~ *дудулува мајка стрет море седе,] с кова вода лије на дудул го прске,] дај ми боже дај ми, дај силни дождове,] ајде да натопеш сето рамно поле* [МП(Д), 138]; 4. fig. 'разлади, освежи' ~ *"Стујане, Стујане,| милин ми ти мăжу!| дај ми капка вино,| гăрло да натопам".| Кога гледе Стујан,| бочви испуштени* [ТГ,330]; ~ *при кого*

*ќи ме уставите?] Кој ке ми вода дунесе?] да си натопам устата,] да си наладам срцито* [МП(М),71]; 5.'насапуни, пред бричење' — во сабота навечер, пред свадбата, во куќата на младоженецот ќе се приготви топла вода, брич и сапун и ќе го повикаат младоженецот да дојде на бричејне. Потоа ќе ги повикаат свирачите да свират додека го бричат младоженецот. Еден од побратимите ќе го натопе и ќе повика некое дете, кое е сус мајка и сус татко, тоа прво малку да тргне со бричот [ТГ,168].

**натóчи** pf 1.'со помош на специјален камен, со триење, направи ножот или секирата да бидат наострени, лесно да сечат' ~ *и р'éч'и на с'éстра–му да пóј на димирџ'ијата, да му натóч'и калăч'ката* [MS,t,51]; 2. 'развлекува тесто, го прави на кори (со помош на сукалка)' ~ *шчо ми са си кахăрлиа,] дăл си гола, ил си боса,] зăпретни са, засукни са,] да јумјасиш чисти л'абе,] да наточиш и баница,] тă шче идим ју дјадови* [МП(Д),96]; 3. 'налева (пр. од буре во некаков помал сад) – обично се точе вино или ракија' ~ *најружај ми до две брзи којне,] наточи ми две здравици вино,] наружај ми две бели пугачи,] премени се руба невестинска* [МП(М),46].

**натóч'ин** adj 'нож (или секира, или коса и сл.) што убаво сече'; сп. наóстрин [MS,s,74];

**натпјаји*** pf 'победи во натпревар: кој поубаво пее' ~ *хајде граганке да пјајем,] да пјајем, да се натпјајем!] лă јако ма граганке напјајеш,] да ми јодрјажиш крилцата,] крилцата до раменцата* [МП(Д),183]; ~ *граганка си му думаша:] – "Иди си збогом славејче,] мен'а ми стига славата,] чи сам славејче натпјала"* [МП(Д),184].

**натплати** pf 'даде пари повеќе отколку што чини нешто' ~ "... *и сам сегá отслáбнал та не мóга за да хóдем, и ти са мóлем да ми донéваш катá ýтрина мл'áкуту от охцéте прјáсно, да ма хрáниш, и кóлко шта ти йзем, шта ти плáтем и нáтплáтем"* [V,PM,261].

**натупен** adj 'нешто што е ставено во вода (или во друга течност)' – верување: ако се случи во селото некој да умре, а пасмото (преѓата) не е симнато од мутувилуто и не е натупену, тогаш треба (кога ќе го симнат), низ пасмото три пати да се провре мачка за да се отстрани лушутијата [ТГ,366]; в. натопи.

**натуп'óва (сă)** impf в. натопи ~ *ја звáж'дами т'éнџ'ирáта сăс ш'ирóпу, ја тýрнувáми на врăх баклавáта, сă натуп'óва и фáш'тами ... да јид'éми* [MS,t,8].

**натуре*** pf 1. 'стави нешто (некаде) во голема количина' ~ *млад Секула по нивеста појде,] по нивеста за Варадин града,] си ојдели таман натурили, натурили девет коли трн'е* [МП(К),53]; ~ *што ин веле на дружина:] Еј дружино чујте ме!] Наслонејте малихери,] натурејте ножови,] запалејте бумбите* [МП (К).116]; 2. 'достигне (до некаде)' ~ *ајде, да кинисам долгите патишта,] ајде да натурам зилени ливади,] ајде да си најдам лика спроти мене* [МП(М),39].

**натýрле (се)*** pf 'се држи на високо, се прави важен' ~ *кá сé–ј нạтурлúл* [ПК,2(169)].

**натфăрли*** pf 'фрли посилно (повисоко) од другите' ~ *сăбрали сă пубрали,] седемдисет јунакă, осиmдисет осим јунакă,] да ми фăрл'ат,*

*натфрл'ат.] Кој убруси миранза,] тој ста земе муманă* [МП(Д),47]; *~ Бужано, моме, Бужано,] Бог да јубије татко ти![ што си прудаде чифлиќут,[ двеста погуна ливади,[ триста погуна угаре![ там ки се собур субере,[ тешко џилезо да фрл'ат,[ који ти натфрле џилезо,[ тој ки ја земе Бужана* [ТГ,92].

**натăжен*** adj 'насекиран, загрижен', в. натăжи (са) *~ се́а си–дујде́н уд–Гắрџја, трӣјсăт гуди́ни не́ снă–виде́ни. Знáјш–ли кáк ми–бе́ше сăрџту натăже́ну дą–си–ви́дăм брáтче, дą–си–ви́дăм ут–кӳјќта не́кuj* [БМ, 202]; и: натажен* *~ свадба ки прават, брат ти ќи го женат,] а твојта мајка надвор седеше,] надвор седише тажна, натажена,] тажна натажена бога се молеше:] – Дај ми бре боже крилја соколови* [МП (М),103] *~ си дочула негва мила сестра,] брат се жени неја не ја кане,] се расплакала ем се натажила.] Тогаш вели најголемио син:] Зошто плачиш, што си натажена* [МП(К),51].

**натăжи (са)*** pf 'се насекира, го опфати жал' *~ рекăл на жента–мо: "Жено! Ќ–одум на чуждина да ќарувум!" Одил, одил пу пăтут, му са натăжило, си вел'ал на умут: "Децата ми и уставих, отглади ки ми умрат"* [V,РМ,272]; *~ си дочула негва мила сестра,] брат се жени неја не ја кане,] се расплакала ем се натажила* [МП(К),51]; *– Му са дудеало от напилесии, станал па кинисил да оде на чуждина. Одил, одил, па му са натажило, па са вăрнал* [V,РМ,272].

**натăкми** pf 'подготви, среди (нешто)' *~ купи́ бшти де́сет корáби, и еди́н пăрв гимиџи́а фати́ гими́ите, ги напăлни имáни такóв, што требӳваши на Цариград, ги натăкми и кини́са* [V,РМ,14]; *~ гу заве́дја за ракáта и на еднó ќуше́ фаф ходае́та отлӳпил му еди́н кáмен, и пот кáмен'а еди́н казáн алтăн'а. И му рекăл харáпина: "Катó те́раш от Гóспот и Бóг, за те́бја ги е натакми́л да еде́ш и пиеш* [V,РМ, 254]; *~ граждането сă чјудили как таков царски чјул'ак шта кондиса в такавă кăштă, в котрă саде мăжо си бил, и затова на другă кăштă натакмили хи кунак и изл'азли да јă посрештнат* [V,РМ, 283].

**нąтăртено** (< нąтăртено место) n, adj 1. 'место помодрено уд удар' – се лекува на следниот начин: со истолчен кромид се обложува удреното место да не се аволандисе, т.е. да не отече, а потоа треба да се најде свежа кожа уд штотуку заклан овен и да се стави на нąтăртеното место [ТГ,238]; *~ нóкта це́лта ме–ј–нăтắртина;* 2. 'со напрчен задник' *~ ви́д–јо кăкóф еј–нăтăртин, али́с кут не́каа же́на* [ПК,2(80)].

**нąтăрче*** pf 'дојде со трчање' *~ сă–нăтăрчáа Тӳрци, кóј сус–бăлти́а, кóј шó нăјде́л. Пӳшки прăпукáа, дујде́ адӣн Тӳрчин, плáчме ни́ą, не́ма де́ка д–óјме. Сă–субрáа тáма Тӳрци* [ПК, 2(357)].

**нąубле́че*** pf 'кога човек ќе стави многу облека врз себе' *~ кá се́–ј нăубличе́л, чи́ниш вăрнат кáмине* [ПК,2(156)].

**наука** f 'систем од знаења за појавите во природата, техниката, општеството и сл.' *~ на идно училиште сне јодиле, на идно училиште сна јодиле,] на идин стол сне сиделе.] Заминувам за Русија, заминувам за Русија,] заминувам за Русија за гулема наука, наука* [МП(М),149].

**науми*** pf 1. 'помисли' *~ тóј му*

*вилú: "хúч' парú да ми ни дáваш'и, тузú, ш'ту гу нау́м'ăх, пóу́бав'ạ да м'ạ уклавéш'!"* [MS,t,19]; 2. – (се) 'се присети, си спомна' ~ *и утúди дур на клáјạнцу на кумлу́ку, там сă нау́ми, сă вăрна насáт'* [MS,t,41]; ~ *ги брујú тóс, гл'éда, с'éдим ч'атáл'ạ úма; и тугáс сă нау́ми тóј за гудинúцата* [MS,t,19]; ~ *брăкаха дрăвé да му стóр'ạт крăс, тугáс сă нау́м'ạха: "вин'ăти ги н'éс гр'éнди да крастóсајти гу на т'ăх!"* [MS,t,45]; ~ *амá забрáви да пúта и за гăската и утúди дур на клáјạнцу на кумлу́ку, тáм сă нау́ми, сă вăрна насáт'* [MS, t,41]; 3. 'се размисли' ~ *и ч'урбаџ'úјата сă наумú: "тóј, ш'ту гу фăрлú мáлкуту, тузú зај бајá!"* [MS,t,17]; ~ *и кату гу фтаса на пăнтјут му вели: "е ти, побратими, што знаиши, ча за падна о–дарвото, знаиш и кога за умра! молим да ме кажиш". И тој са почуди, што да му рече, си науми та му вели: "ти побратими, за си жив ошти три дена, после за умреш"* [V,PM,225]; 4. 'се одлучи, се реши' ~ *тогај зева пушката да ги отепи и двата там, дека си науми, пак вели сам: "по–харно е да оставим за утра таја работа"* [V,PM,163]; ~ *плакаха, што не можаха да гу најдат детенто живо. Тогас пападјата си наумила, та фати, собера коматите наедно ги залепи и фати сос змиината трјава гу помаза детенто, јужувјало* [V,PM,216]; 5. 'посака' ~ *една жена се бане на морето, от којато сонцѐ грее, та и него засенила. Л'у ја виде, и му се наумило да ја залиби, ала не може ништо да устори, дур не земе изим от стара си мајка* [V,PM,265].

**нау́мјува (си)*** impf в. науми (си) ~ *"... ви кажу́вам, ча едúн дéн от тогáс насáм н'а можáх да вúдам бел дéн, зaштó когá си нау́мјувам, кáк вúкаши господáрот ми, когá јáзи гу бúех сос камини да гу óтепа и от тогáс насáм не é кабúл сéкој вéчир ду́р да не дóјди на спанéто ми"* [V,PM,28].

**наружан*** adj 'тој што има оружје со себе' ~ *ветар да подујне магли да растргнат,] магли да растргнат, реки да присекнат,] реки да присекнат, момци да заминат,] момци да заминат, момци Македонци.] Наште Македонци се наружани* [МП(В), 134]; в. нăуружа се.

**нау́т** m. bot., Cicer arietinum 'зрнесто растение, се пече и се добива леблебија (= вид храна, но не е основна туку за каснување)' [BV,118]; според Саќов: нахýт (во Кукушко) [СК,301].

**наутлија** adj 'се кажува за пита што содржи наут' – кога жената сака да потфати наутлија квасец, таа прво ќе се измие, ќе се исчешла и ќе се затвори сама в соба. Тогаш ќе земе сден грăст истолчен наут (= непечена леблебија) и околу половина ока брашно, па од тоа ќе замеси (со млака вода) тесто. Некои во тестото ставаат помалку од стариот квасец. Тоа тесто ќе го покријат со чиста крпа и ќе го остават покрај оган да кисне [ТГ,366]; ~ *чу́вум нăутлúа квáс, зă–Прăбрăждéн ќи–мéсум нăутлúа пугáча. Нăутлúа пугáча сă–прáве ус–нăутлúа квáс, а квáсо сă–прáве ус–нăу́т и шикéр* [ПК, 2(80)].

**на-у́тринáта** adv. 'времето кога се разденува, кога се јавува сонцето, наутро' ~ *јас с'ạд'ăх идúн в'éч'ер, стáнах на–у́тринáта, си утúдух у мóјта братуч'éнка* [MS,t,2]; ~ *вéл'а на мáјка: "јас за си пóда у Сулу́н пáк!" и стáнах на–у́тринáта ... и утúхми дур у Лагадúна* [MS,t,2].

**научéн** adj 1.'привикнат на нешто' ~ *"м'éн'ạ мáјка м'ạ úма науч'éну сăс*

*лйрину јоргáн да м'ạ пукрúва"* [MS,t.50]; ~ *дéтето сáкаши–некá-ши, отúде да копáи. Кату не бéши научéн на таквá рáбота, и от млóгу захмéт, от пéк сла̌чоф, от млóгу топлинá си разбол'á* [V,PM,150]; ~ *нај–малката мома беши нај–хубава и на–марифетлијка. Имала та и един гăлăб научен сос неа и, дека да гу пушташи, работа битисуваши* [V,PM,62-63]; ~ *вели: "така не е научен тојнака да спие, л'у научен е да му носат вода от далечна чешма сос ришето, та да пие и така да спие"* [V,PM,104]; и: нýчин: ~ *кá рéкла "óх", излéгăл "Ох" и дéтто гу–јскăрáл; áрно áма дéтто нé н–ýчино. "áс – рéкăл – мáле, нé–с нăучúх нă–зăнáăт"* [ПК,2(255)]; ~ *ут–тáма дујдéме тýка. Уф–Си-кúрник пăрви, адна нидéл'а сидéме. Нé ги–арисáло нă–нáште дéдуфци, óти дóлу – Пустулáр, нé бúли уф–таквá вáлта наýчини* [ПК,2 (293)]; 2. 'образован, учен човек' ~ *одạт нáучницúтọ и–Нạсрạдúн Оџа гọ–пúтạт: "Кóгạ ќи–припáдни свéтọ?" Он мýдạр, и–óн сẹ–нạсм'áл нạ–тúạ трú чẹтúри дýши, тúạ нáучни л'ýди, сẹ–нạсм'áл и вúкạ: "Хá,хá, хá!"* [ЛК,120].

**науч'и** pf 1. 'стори некој да усвои одредено знаење', односно: 'покаже некому како треба да прави (изработи) нешто' ~ *м'ạ науч'ú п'éт', ш'éс грáмати да знáм кóлку за да ж'ивóвам* [MS,t,87]; ~ *му вилú: "за ти дáм óш'ти парú да пóш', да нáјдиш' идúн псáлт хýбав да т'ạ науч'ú да псáлăш"* [MS,t,26]; ~ *то-гáс кадúата му му вéли: "áх чорбаџú, ги нéмаш хáрно учéни тúа дéца, ти острамýват". И тој: "áми кáк да чúнам, ефéнди, ету што си научúха такá?"* [V,PM,25] – во контекстот имаме присуство на глаголската конструкција има (нема) + гл. придавка (што се третира за балканизам): ги нéмаш хáрно учéни тúа дéца; значи придавката се согласува по род и број со предметот; 2. – (сă) 'се стекна со некоја умешност' ~ *учúл, учúл, јăдéл, пијáл тáм аднá гудúна врéме. Иде гудúнта, úде си–дóма. Ама–с–нучúл музикáн, пăрвáк* [ПК,2(270)]; ~ *излезé при éзера, на крáјут сéднал и чýиши жáбите, как кр'áкаа:... и сáкаши и тóјнака да си наýчи жáбин јазúк* [V,PM,28]; ~ *му вилú: "на т'éс парú да пóш' да нáјдиш' идúн хýбаф дáскал да са науч'úш' да п'ăш'!"* [MS,t,26]; ~ *имáш'и идúн катигитúс и ш'éтал дунѓáта ш'úч'ка и сă и науч'úл млóгу ут ш'úч'ку* [MS,t,37]; 3. – (сă) 'изучи занает' ~ *цáрут гу–вúка чóјкут и–му–вéле дạ–óде дạ–гу–зéва нáјгул'éмут сúн дạ–гу–упú-та дáли сă–наýчи зạнáт... Нáјгул'é-мто дéте му–вéле дек сạ–нạýчăл мáлџе* [BK(Pa),322]; 4. – (сă) 'дознае нешто, се извести, разбере' ~ *утри-нáта, кату са научúха граждáните нéгови и комшúите, са почýдиха, дéка да и добúл тóј на пет–шéс годúни толку стóка* [V,PM,16] – во контекстот среќаваме употреба на сврзникот да со комплетивна функција, во комбинација со литературното дека: са почýдиха, дéка да и добúл; вакви случаи имаме регистрирано повеќе; в. во граматичкиот дел; ~ *сигá му вилú на визúрину: "за ти дáм питнáјси д'éн'уви мухлéт, да пóш' да сă науч'úш' ш'ту вил'áт н'ăс, ш'ту ги пúсахми на тифтéр'у"* ...; ~ *з'éва и идúн дисáјќ лúри, трăгнува да пóј да пúта да сă науч'ú, дóјди на крајó на с'éлуту* [MS,t,40]; ~ *фáти да сă см'ăј*

*з'е́нт'у: "ш'то́ м'ą пи́таш' , ут ш'то́ со́ј–сă?" ... "и́ш'там да сă нау́ч'а!"* [MS,t,15]; ~ *кугá до́јди дин'о́ да сă паруш'ија́са на ца́р'у, ути́ди на пала́т'у да му ка́ж'и, ш'ту сă науч'и́* [MS,t,41]; ~ *пи́та, д'е́ ја пра́в'ăт ќупри́јата, да сă науч'и́* [MS,t,24]; 5. ~ (сă) 'се привикне на некој (на нешто)' ~ *кату ле́гна да спи́ј со́с мăжо́ и́, му ве́ли: "мắжу, ти́нака ти́а де́ца та́ка, ка́к ги научи́, не́кој пăт ки ти острáмјат"* [V,PM, 25]; ~ *една́ би́шка катаде́н бе́гаши. Би́шката си научи́ла, ката де́н от ста́дото бе́гаши каде́ гора́та, ча́ та́мо има́ло две бра́тќа* [V,PM,115]; ~ *научила сă кăзăм Тудора,] вечер на јода нимој да ходи,] се утром, утром по месечина.] Там си ми најди ја лудо младо,] ја лудо младо кон'а напива* [МП(Д),126].

**на́учник*** m 'тој што се занимава со истражување, со наука' ~ *одąт на́учници́тọ и–Нąсрąди́н Оџа гọ–пи́тąт: "Ко́гą ќи–припа́дни све́тọ?" Он му́дąр, и–о́н сę–нąсм'а́л нą–ти́ą три́ чęти́ри ду́ши, ти́ą на́учни л'у́ди, сę–нąсм'а́л и ви́кą: "Ха́,ха́, ха́!"* [ЛК, 120].

**науч'о́ва*** impf в. науч'и [MS,s,75]; и: ну́чуве ~ *Ара́пино ви́ке: "Ба́бо, о́ш–адна́ гуди́на ќо–уста́виш, две́ гуди́ни, ви́ке, не́к–у́че'. Па́ о–пу́ште до́л ба́бăта. И па́ у́че та́а гуди́на. Си́чко сă–ну́чуве* [ПК,2(268)].

**нафака** f 'судбина, среќа' — народот верува дека на трекАта вечер се одредува и кăсметут (= среќата) на новороденчето. Околу полноќ се симнува Господ со ангелите од една страна, а ѓаволот од друга страна, и се натегаат околу детето: чие е и кој треба да му ја одреди нафаката (= судбината). Му ја одредуваат и Господ и ѓаволот, но нафаката од ѓаволот може да има сила само до крштевката, бидејќи тој ден преку детето пуминува крăст и детето се одрекува од *ѓаволут*" [ТГ,110]; — на заедничката вечера на свадбата прв благословува кумот, со чашка в рака: ~ *Дубре са субраме и дубре фтасаме! Госпуд ни пумаге, здраве ни даде, ил'ада утидеме, ил'ада и един дујдеме. На новјут гост Господ нова нафака* (среќа) *да му даде! Сус таква радуст Господ сите братја да и зарадуве, и дека треба да вăрне! Вaја гудина винчаме, Госпуд да пувеле уд гудина воја време мăшко дете да крстиме! Уца-кут да гу пудновиме*" [ТГ,184-185].

**нафал** adv 'напразно, без основа' ~ *и он тогај кату на нафал му рече: "ти ја давам, хем от сега твоја нека е!"* [V,PM,164].

**нафиле** adv в. нафал ~ *море нашјут базирѓанин две сандука алтуни има. Што играш ти? Имани млого сака, па, ако немаш, хич ми изваждаш нафиле!* [V,PM,23]; и: нăфиле́ ~ *нăфиле́ дујде́х ду ту́ка* [СК,301]; ~ *уддéх áма нăфиле́ ми–биде́ о́дăнто;* или: *нăфиле́ сă–мắчиш* [ПК,2(81)].

**нафура** f 'од религиозната терминологија – залче леб откршен од светен леб, литургија, се дава на верниците заедно со винце кога е причесна' — кога ќе заврши литургијата тогаш пристапуваат кон причесна (прво мажите). Нафурата се става на пангарут (нешто како маса, стои на страната од каде што поминуваат верниците), кој како ќе се причести зема од нафурата и си оди дома" [ТГ.86]; ~ *ти да месиш, Катерино,[ ти да месиш литургији,[ литургији, Катерино,[ литургији, панагији,[ литургији за уф цăркви,[ за уф цăркви за нафура* [ТГ.100]; уште: – тие што држат *тримери*, што

постат, на третиот ден рано наутро одат в црква да присуствуваат на литургија и потоа секој од нив добива по чашка света водица (од Богојавлен'е) и парче нафура [ТГ,13].

**наф(ă)рле*** pf 1. 'стави повеќе работи на едно место, но без ред' ~ *пушка пукна, јунак там ми падна,] јоно викна, бог да просте јунак.] Ко ки јумре гроба ископајте,] сос раце земја нафрл'ајте,] на главата црква направејте* [МП(В),142]; ~ *чије това што се ѓурѓа,] мајкино е, татково е.] Дека да го нафрлиме,] во сред село во Попови,] тамо има лепи деци,] лепи деци со таткови,] со таткови и со мајки* [МП(В),18] – во контекстот среќаваме проширена употреба на множинската наставка -и и кај именките од ср. род: лепи деци, иако се работи за песна, сепак ќе укажеме на можноста за влијание од несловенскиот елемент ; дотолку повеќе што слични примери имаме забележано и во прозни текстови; за ова в. во граматичкиот дел; 2. – (се) 'се устреми кон некого со намера да му нанесе повреди' ~ *уфчáро кóа гу–видéл ус–мạлéчкото кýче, пọчнá дạ–сạ–смée, óти óн имáл нóго кучúн'а и тóа гулéми. И óни óдма му–се–нạфрлúле нạ–мạлéчкото кýче* [ВГ(М),273]; 3. – (сă) 'се измести, премине од едно место на друго' ~ "децата одат по селото викајќи: *"Кол'де, олелеле!... Дај ми, бабо, кулаче, да ти је живо малаче"* (= биволче), кога ќе се вратат дома кулидачката ја фрлаат што подалеку од дома, верувајќи дека и болвите ќе бегаат од нивната куќа. Тој ден обично секој се загледува во дворот и на покривот, плашејќи се некој да не ја фрлил кај нив кулидачката, па и сите болви од комшиите да се нафрлат, да преминат кај нив [ТГ,80]; 4. изр.: гу-нăфăрлú кăбáато (= обвини некого без основа) ~ *гу–збéрăт сéлто Кăркýтно уф–штúри плéмни: жéни, дéца, д–ýхо и ги–нăпăлнăвăт, ги–нăпрăскăвăт гáзја, ги–зăпáл'ăвăт... И, кá úде кумúсјăта уд–дóло, нéкаа еврупéјцка кумúсја, рéкла: "Кóј ги зăпалú?" Они гу–нăфăрлúли кăбáато нă–Бугáрто* [ПК,2(312)]; сп. нафăрле бол'ка (= со магија и уроци "направи некој да се разболи" ) – се верува дека има случаи кога човек, особено дете, може да нагазе, да се разболи ако некој посредно или непосредно му направи магија или му нафăрле бол'ка [ТГ,227]; може да са нафăрле и рана (тоа се прави така: болниот, тој што има рани ќе земе некој орев или крушка, и кога никој не може да го види со споменатиов плод ќе ја натрие раната и ќе го фрли на улица со зборовите ~ *"кој ки а земе, кој ки а апне, на него рани, на мене здраве"*. ова ќе го изговори три пати, и откако ќе го фрли (плодот) повеќе не смее да се сврти на таа страна [ТГ,234] – суеверие.

**нạфạрлýва*** impf 'остава на куп некои работи со фрлање' ~ *тạкá ќи–нáпрạјми в–ẹднá сóбạ висóкọ кạт–нạ–крéвạт, и–ọзгóри ќи–пọстéлими б'áл чạршáф и–ќи–нạфạрлувáми лúстạ ọт–цăрницạ кạт–ќи–изл'áгạт цăрвитọ. И–тúạ цăрфчинạ сè пọ–лúстạтạ–сạ, јạдáт* [ЛК,136].

**нафтаса*** pf 1. 'пристигне' ~ *на вечăрта нафтасáле самовúлите* [BV,117]; 2. в. нафтасуве – девојките избегнуваат да се мажат во големи семејства, бидејќи не ќе можат да нафтасат *ни на леб мисејне, ни на вода нусејне* [ТГ,281].

**нафтасуве** impf 'успева да заврши нешто' – често пати на стројникот му зборуваа: *"Будала сум да одум*

*уф тија ѓупци! Ни на леб са на*фтасуве, *ни на вода са наносуве!"* [ТГ,280].

**находи** pf 'нашета' ~ *неја мајка не пушча,] ни на јода, на пл'ава,] ни сăс моми на хоро...] разбол'а са мајка и...] тогаз са Кал'а находи,] и на јода, на пл'ава,] и сăс моми на хоро* [МНП(Д),76].

**нахожда*** impf 1. в. најде 1. (открива нешто оставено, заборавено) ~ *и така ката ден нахождали на дворут по две–три карагроши. Един вечер сиромахут зема един карагрош сос негу и отиде на владиката* [V,PM, 39]; 2. 'гледа, забележува' ~ *на двóру кундúсува и сл'áва ут кóн'у ... утфáра вратáта и нахóж'да џáруватa мóма да спú* [MS,t,21] – уште еден случај на употреба на сврзникот да со комплетивно значење: нахóж'да џáруватa мóма да спú (м. '... дека спие'). Споменатава функција на сврзникот да не е позната во македонскиот стандард; ~ *утфáрат кóндикáта и гу нахóждат Пéтру игýмину и ут н'éгу да на сáм úма трúста гудúни дур сигá* [MS,t,46]; ~ *утúва дур на инó м'ăсту у гурáта, идúн глăмбóк дóл нахóж'да* [MS,t,16]; 3. 'среќава' ~ *гу научúх млáдојут óл да óри, пóвикето јáз рабóтех, дýр да гу наýча, и сегá, кáту остарéх ету пóвики, ме изгонú... тá не трéбýва илúк да чúни човéк нá нéкој, чá сéтника злó нáхóжда"* [V,PM,138]; 4. 'затекнува' ~ *ш'тó да ја вúди бахч'áта? зерзибúл ја нахóж'да; фáшта да му цúка: "ш'тó гл'éдаш'и ти тýк, ш'ту ж'úвини сă фл'áли, ја сă змáч'кали бахч'áта"* [MS,t,33]; ~ *гу нахóж'да пак плáч'и; "ш'тó плáчиш'?" – гу пúта* [MS,t,31]; 5. 'пронаоѓа' ~ *и тóј ги з'éва парúт'ạ и трăгнува, утúва, нахóж'да идúн дáскал хýбав и са пазáр'ăт да гу науч'ú да п'ăј* [MS,t,26]; 6. – (си) 'постои, го има (некаде)' ~ *"...да úдам на господáро ми, да му закáрам тúа верисúи, што му собрáх от човéциту, ча и он не знáј, дека си нахóждам, и, ако е кăсмéт, пáк мóжи јáзе да си чúнам твóј зéт "* [V,PM,22]; ~ *ќосéто са разидúл та на трéти пăт го привáрил и му рекăл: "Дóбра срéшта!" И дéтето зажјадн'áло... та го запúтало, кадé са нахóжда вóда да пúјат* [V,PM,257]; ~ *от калугера кату си научила, дека си нахожда неин л'убовник ... полека–лека отишла на онова грат, сос цар'ут дослук фатили* [V,PM,192]; ~ *ч'урбаџ'úјата си клáј сăс умó, óти Гóспут' сă ни нахóж'да, за ш'éта ... и за сă загýби* [MS,t,14]; 7. изр. слеп си нахожда (= прави непромислени потези) ~ *и тојнака са чуваши млогу да гу не загуби кадрото. Но човек кога са чува, тога повики* слеп си нахожда [V,PM, 52]; ~ т'ạ нахóж'да диш'тúхима 'ти се случи несреќа' [MS,t,9].

**нахрáни*** pf 'даде храна (на човек или на животно)' ~ *и си дóјди на вич'еpó; пак утúди на кóн'ч'ạту да гу нахрáни* [MS,t,31]; ~ *и сă богу мол'аши, мол'аши:] – фати боже росицă, росицă,] дă навăдим пченица, пченица,] дă нăхраним дјачицă, дјачицă* [МП(Д),24]; ~ *ој пиленце гласовито,] гласовито, красовито,] што си толко нажалано,] нажалано, наплакано,] со куќите изгорени.] – Ој пиленце гласовито,] напој ми се, нахрани се* [МП(В),119]; во посеверната регија (од Долновардарско) на-ране* ~ *"Е–вáа, вúкăт, Дýнна Ѓузă-лúце, тúạ нé знáат дă–јáдăт,*

*килимто извăл'áа" "А–удéјте, рéкăл, нăрăнéјте деут, ас ќи–нăранум детто"* [ПК,2 (299)].

**нацепе** pf 'кога дрвото (со помош на секира) ќе го стори на парчиња' ~ "кога сватовите ќе дојдат кај невестата, посестримите на поткумникут му пеат: *Стани ми, стани, танка Ванѓелино,[ борна да нацепиш, огин да навалиш,[ огин да навалиш, каве да ми свариш, којна да напојиш, којна да назобиш* [ТГ,177].

**нацирка*** pf 'извлече млеко (со притискање) од вимето на овца, крава и сл. – измолзе' ~ *им вели: "скоро побрати, да најдити една крава, да га заколити, да га одерити кожата, да га чинити мјах... да нацирками мојте офци, да га напăлними млеку"* [V,PM,63].

**нацикува** impf 'развикува' ~ *р'éч'и за да стáни тóј, нацикува т'á: "трăч'áти кумш'ији"* [MS,t,37].

**нацăфти*** pf 'кога растение (пр. цвеќе или дрво) ќе развие цвет' ~ *изникнáла пиринýга, изникнáла пиринýга,] Чубáн стóе па–га–глéда, чубáн стóе па–га–глéда,] рáсни, рáсни пиринýго, рáсни, рáсни пиринýго,] да–нарáсниш, да–напýкаш, да–нарáсниш, да напýкаш,] да–нацăфтиш, да–напýкаш, да–нацăфтиш, да–напýкаш* [ЛК,131]

**начăлник*** m 'тој што е одговорен, што заповеда со некоја група' ~ *еднó вр'áми, éве–га змиáта дóва, остáва тáм парúти и–се–врáшт'а. И–тúа пó–нéа, пó–нéа, га–вид'áле у–кóј бáир, дéка, уф–кóи м'áсто. Н'áкои дóлче тáм, дéк и–бúло седéлото, дéка óди. Одат, на–начáлнико му–кажýват...*

**начапарено** (< начапарено место) n (adj) – кога некој ќе се набоде на голема шајка, односно на голем трн (глог), местото се вика начапарено. Раната прво треба да се напаре (да не земе вода, т.е. да не загнои): ќе сеземе жар врз кој ќе се капне малку зејтин, или ќе се стави малку свинска маст и врз пареата ќе се држи начапареното. Потоа раната се лекува како секоја посекотина [ТГ,239].

**начерви (се)** pf 'си стави црвило на лице' ~ *набели се, начерви се,] да ми одиш во градина,] да набереш цвете секакво,] да ми идеш в гора зелена,] да го видиш Делчо војвода* [МНП(Д),170].

**начинен** adj 'направен, приготвен' ~ *"Јоште сум јас, лудо, мала и малечка,[ мала ем малечка на дванаст гудинки,[ јоште немум азăр дари начинени". – "Мори моме мори, јубава дивојко,[ колко пари чинат твоји тенки дари?"* [ТГ,199] – уште еден пример за присуството на "балканизми" во југоисточните македонски говори: глаголски конструкции од има (нема) + гл. придавка и тоа пак во првичната фаза кога придавката се согласува со предметот на кој се однесува: немум азăр дари начинени; ова веројатно има врска со фактот дека текстот е забележан пред стотина години (в. во граматичкиот дел).

**начини** pf 'стори, направи' ~ *рече: "таја работа, жену, харна е, што начини цар'ут, ама сакăн да не кажиш на нéкој"* [V,PM,32].

**начичкан** adj 'нешто што содржи многу детаљи' – дикајната (= дрвена направа за вршење) од долната страна е начичкана со кремен камења и специјални ножеви, та кога се лизга (дикајната) по враут (= снопје распослани на гумното) и врз неа седи човек, таа ја дроби и ја сече сламата и ги одделува житните зрна [ТГ,340]

**Начо** 'м. л. име запишано во Драмско' ~ *нен'о Ингилино,] френгова невесто] зашчо ме лăжеше,] за*

*Карлова Гинка?] тја си јă оглавена,] за Вăлăова Начо* [МП(Д),157].

**нача** f 'роднинско име, жена на стрико (на брат од татко)' [MS,s,71].

**на́чне*** pf 'го направи првиот потез, започне нешто (пр. да јаде)' ~ *"Мă–ви́кат дă–кăрстум". Изле́зе нă–во́нка, о́де та́м нă–то́: пикме́зо, нăла́пкă–се, о́де прă–Ку́м–Вăлчто, се́де. "Ка́ му–клăде́ и́мăто?" – пи́те то́:. "Ближе́ш, ближе́ш, ре́кла, нăчне́ш". Диме́к гу–нăчна́ла ќу́по* [ПК,2(226)].

**на́чорбаџијски** adj 'она што му припаѓа на "надчорбаџијата" ' ~ *аку са́каш, се́ди ту́ка сос ме́ника да ти и́мам ка́ту че́ду, да ти ужéнам сос една́ на́чорбаџијска диво́јка* [V,PM,25] – во случајот имаме употреба на партикулата за суперлатив 'нај' во форма на. Односнава скратена форма е навлезена од соседните влашки говори коишто претходно ја позајмиле од македонскиот јазик но ја редуцирале од 'нај' во на; еве уште еден пример регистриран во Кукушко: ~ *не ја канил негвата милна сестра, ] не ја канил от је сиромашка,] сиромашка гиди јунерџијка,] јунерџии много кавгаџии,] – ин говори наголемио син* [МП(К),53].

**наш'** pron 1.'тоа што ни припаѓа нам' ~ *т'á гу пи́та: "д'е́ за по́јми?" То́j вили́: "за си по́јми на на́ш'та ца́рч'ина"* [MS,t,23]; ~ *уф–Шикирли́а нă–мужéх да–ви́дум на́ш чувéк. Кăштте видéме, а́ма на́ш чувéк не́–зна́м, не́ видéме* [ПК,2(277)]; ~ *ричé: Зна́ими о́ти во́ ни и си́н на́ш, и слéп шо си роди́; как глéда сéга не́ зна́ими; во́ и голéм, на нéго пита́јти* [MV,K,259] – со двоен сигнал за посвојност: во ни и си́н на́ш; ~ *Митјо бојажијче,] да не ми минаваш] през нашата порта,] и да не ми лăжиш] младите невести* [МП(Д),156]; ~ *ма́јка–и ка́зува с'éтн'ạ на та́тка–и: "на́ш'та мо́ма и́ш'ти да éзми на кафеџ'и́јата измиќа́ринут за мăнч'"* [MS,t,84]; 2. 'со именска служба, со значење на нашинец' ~ *шо́ и́маа ко́ли ѕигва́ре, сă–свăли́а ту́к уф–сру́мичко, а тăкви́ куту на́с устăна́а. Дạ и но́го сă–нăсили́а, за–то́о сја́а уф–Со́фја и́ма но́го на́ши та́м. Ее–е, си–нăпрạви́ă кăшти та́м* [ПК,2(284)]; 3. изр.: на́шта-ј нă-двé (= не сме решиле, се двоумиме) ~ *не́–зна́м да́л' ќ–о́дме. На́шта–ј нă–двé* [ПК,2(180)]; неје уф наши рăци (= не зависи од нас, немаме можности) – кога имаат дома болен човек лекар повикуваат ретко, болниот се остава на природата и на својата судбина, ослонувајќи се на она: *ако има век; ако е дадено; ако саке Госпут; неје уф наши рăци* и сл. [ТГ,284]– овој материјал (од Тановиќ) е собиран скоро пред еден век.

**нашандрăк** m 'замка (ил'мек) направен од угламникут и запнат на долнта вилица на коњот за полесно да се управува'. Тоа се прави ако коњот е аџамија и не сака да оди право, туку излегува од патот и оди овдеонде да пасе [ТГ,284].

**нашара*** pf 'нацрта, напише нешто (без ред)' ~ *тије, като чикале, чикале да дојде, отишел един од них, и като го видел во рекатa, му рекал: "Шчо правиш, побратиме тука?" Тој имал га кăлăчката во рăцете. Таги нашарал и рекал: "Ќ–о дигнам теја место, да тече ис тука"* [ШК,(5)437].

**нашива** impf 'прикрепува едно со друго со помош на игла и конец' ~ *бате ле, бате Стојане,] ни сăм вечера зготвила,] ни сăм расклала столове –] цал ден ми дјате викаше,] цал ден му капа нашивах* [МП(Д),32].

**нашинец** m 'близок човек (по место на раѓање, по националност – како

што е во контекстот)' ~ *меѓу народот и еден поп.] Алексо веле гојворе:] – Оре бре попе, мор попе,] ако бре попе ти си Грк,] вратут ти да си искршиш,] ако си попе нашинец,] чини се ду мен поблизу* [МП(Д),129]; во Кукушко регистриравме на́шӑнӑц ~ *тӑргна́ме, и́дме зӑ–Пе́трич. Ду–Пе́трич удѐјќи нӑпре́т бјше е́јн на́шӑнӑц. Би́л ма́лко ус–кумите́то, куту сӑ–бо́: ут–Гӑрцте* [ПК,2(220].

**нашинче** n, в. нашинец ~ *елај си Јано. елај си,] килимот Јано да ткаиш]... – Чекај ме мамо, почекај,] шо лудо врве по друмот,] на сива којна вјанато,] на ресен килим седнато.] Ако е нашо, нашинче,] чекај ме мамо до вечер* [МП(В),272].

**Нашко*** 'м. л. име запишано во Драмско' ~ *Нашковото јагне,] Лашко го јоткрадна,] Шӑбан го заколи,] та го испекоха* [МП(Д)144].

**наш'л'умува*** impf 'имитира' (?) [MS,s,71].

**нва́** pron 'показна заменка – оној' ~ *отјува – от гла́ва на гла́ва, от гла́ва на гла́ва – та ги истрепал. Кача́л са горе, дет спи нва́* [ВД(Ка),335]; и ноа ~ *и през нӑшта натоварва ги не́з мулета умр'алите и ги испусне кӑде искат да идат мулетата... На но́а чув'ак са останали парите* [ВД (Ка),335].

**не** и н'ӑ́ part 'не' 1. 'кога партикулата стои пред глаголот ѝ дава одречно значење на целата мисла' ~ *дирминџ'и́јата н'ӑ́ б'ӑ́ш'и, б'ӑ́ш'и манџ'о́т–и дирминџ'и́ја* [MS,t,78]; ~ *и то́јнака га за́качи жа́бата за уста́та, да не мо́жи да ви́ка, да не чу́ет дру́гите жа́би и не ки излѐзат* [V,PM, 29]; ~ *дошел един вӑлк; по вӑлкот една лисица, по лисицата една мечка и седнали. Лисицата рекла на вӑлкот: "Не ти се јаде?" Вӑлкот казал: "Не ми се јаде ич"* [ШК,5(С),415]; 2. 'во прашални реченици, без партикулите: дали, нели, ли' (кога се очекува позитивен одговор) ~ *фанала да сӑхне тикфата и се оплакувала на тополата: "Главата ме боли!" Тополата ѝ веле: "Не ти речех, оти агос не ти поминал на главата?"* [ШК,5 (С),409]; ~ *му утфа́ра по́ртата и гу пи́та: "ш'то́ бр̣каш'?" Ја ка́зува фо́туграфи́јата: "н'ӑ́–си ти?" т'а́ вили́: "ја–сӑ"* [MS,t,10]; ~ *т'е́б'ạ т'е́ ни аре́са пуиди́н јуна́к?! о́ш'ти Ќел'е́ш'у уста́на да прумине́!" т'а́ му вили́: "Ќел'е́ш'у н'ӑ́–ј јуна́к? н'е́ка прумине́ и то́ј!"* [MS,t,34];~ *хо́ж'да ... на по́ртата про́сјак, му вили́: "н'е́ м'ạ пра́ите кабу́л (н'е́ м'ạ и́ш'тити) да до́јда"* [MS,t,80]; и во претходниот контекст, од т. 1. ја среќаваме истата употреба на партикулата не: лисицата рекла на вӑлкот: "Не ти се јаде?"; сп. – *"Не́–ни ку́пиш пу–инӑ пу́шка д–о́јме дӑ–ло́вӑме"* (синот прашува, ама и порачува татко им да им купи по една пушка). – *За́шт дӑ–н ви–ку́пӑм, си́нко, му–ве́ле, дӑ–ви–ку́пӑм"* [ДК,114]; 3. 'кога партикулата е зад условен сврзник, а тоа значи дека и негацијата е условна' ~ *а́ку н'ӑ́, бис н'е́гува а́дја ни мо́га да до́јда* [MS,t,83]; ~ *тој нифтја да земи ништу, л'у и рекла: "ако ми дадети една кабачка, што имати, харно, ако н'а за си пода"* [V,PM,176]; 4. изр. не́-ј (у)вчира́шин (= се кажува кога од некого се очекува "зрела" постапка); ~ *не́–ј мӑле́чук, уда́мна па́мте* [ПК,2(180)]; не-ј тӑман (= има проблеми во менталниот склоп) ~ *нӑ–мо́јш сӑ–рӑзбе́риш, ти адно́ о́н дру́го ти–ве́ле, чи́ниш не–ј тӑма́н* [ПК,2(180)]; со блиско значење: не́-ј ус-си́те ~ *шо гуво́риш бе́? Ти́ не́–си ус–си́те, за́стр̣ам–се* [ПК,2(180)]; не́ о-смӑрди

(= не го закачај, знам дека ќе реагира лошо) ~ *ама́н не́ о–смӑрди, сја́а ќи–по́чне дӑ–ви́ке, ко́ј ќо–слу́ше* [ПК,2(181)]; не́-си вӑрӑкли́а (= се кажува на човек што си придава преголема важност, поконкретно: не се занесувај, не си од злато) ~ *зӑшо́ са́мо нӑ–те́п, не́ си вӑрӑкли́а, се́куј са́ке у́буво* [ПК,2(181)]; не́ тӑ-брӑ́сне (= нема уважување, не те почитува) ~ *ка́ дујде́ а́јн зама́н, ни́куј нӑ–ни́куј не́–о брӑ́сне;* и: *си́но ќи–пуми́не пукрӑј те́бе, не́ тӑ–брӑ́сне: ни́ ка́–си, ни́ шо́–си* [ПК,2(181)]; не́-тӑ-вӑрза́х ус-го́мнӑно вӑ́же (= ти тоа го стори самоиницијативно, јас не те присилив) ~ *са́м дујде́, не́ тӑ–вӑрза́х ус–го́мнӑно вӑ́же, дӑ–шо то́лко сӑ–л'у́тиш* [ПК,2(181)]; не́-да́ј бо́же (= молба кон бога за да не се случи нешто лошо) ~ *не́ да́ј бо́же дӑ–до́от, де́к ќи–сӑ–зӑвӑ́ртме, но́го не́–ј–те́сничко, нӑ–мо́јш а́јн чуве́к дӑ–прӑче́киш* [ПК,2(181)]; н-а́јн кӑнта́р ќи-до́от (= имаат еднакви интелектуални можн *та́р ќи–до́от* [ПК,2(180)]; не вики два пӑти (= кога некому му се препорачува да биде воздржан во своите тврдења дека нешто ќе биде вака или онака) ~ *не́ ви́ки два́ пӑ́ти, мо́ж ќаа–зи́ме* [ПК,2(180)]; не́ му ви́м ча́лмӑта (= нема да го третирам како да е со престиж) ~ *а́ска нӑ–ни́куј не́ му–ви́м ча́лмӑта* [ПК,2(181)]; не́-си виру́вум нӑ-у́ште (= се кажува кога некој е крајно изненаден од некои сознанија што ги слушнал) ~ *слу́шум, а́ма не́ си–виру́вум нӑ–у́ш-те, то́о шо–сӑ–гуво́ре нӑ–мо́ж дӑ–би-де* [ПК,2(181)]; не́ чукна́а тӑ́пӑнто (= се препорачува стрпливост и исчекување, односно укажува дека не е толку итно) ~ *шо́ сӑ–ва́ркиш то́лко, не́ чукна́а тӑ́пӑнто, и́ма вре́ме о́ште* [ПК,2(181)].

**не – не** conj 'ни...ни' (за негирање) ~ *има́ло инӑ–ба́ба и ину–де́до. Са́ми си–би́ле. Нима́ле не́ де́ца, не́ чу́па, не́ ни́што* [ДК,116]; ~ *му–ве́л'ӑт нӑ–же́јнте: "Бу́нди ви–но́симе. Фӑ́рлите у–фу́рнӑта па́лтта! Но́ви но́симе". Ти́а си–и–изго́рувӑт па́лт-та. Ко́га о́дӑт не́ бу́нда и́ма, не́ ри́би и́ма* [ДК,118].

**не́:** (< pron ни + пом. гл. е) – со асимилација и контракција ~ *мӑ́жо не́ кандиса́л, ре́кӑл: "На́с не́: зӑбра́нно". "Не́ е, ре́кӑл, вӑ–лӑжа́л то́о шо́ ви–зӑбрӑни́л, јӑде́јте"* [ПК,2 (237)].

**неа** pron 'долга форма за директен објект и општа форма од таа (она)' ~ *тогај рибата му беши дал едно ребро от неа си и му вели: "на́ тузи мој ребро, и на морету ако ти стани ихтиза нешто, да го лизниш реброто, јазе ке ти дојдам!"* [V,PM,172] – во контекстот среќаваме 2 посебности: прво употреба на формите на личната заменка (*едно ребро от неа си*), наместо од очекуваната повратна заменка 'себе си'; и второ отсуство на редовно родово согласување: *рибата му беши дал едно ребро,* ова го нагласуваме бидејќи ваквите случаи од некои специјалисти беа погрешно интерпретирани (за ова в. во граматичкиот дел); и: н'е́ја ~ *и гу на́јди ма́лкуту там д'е́ пла́ч'иш'и, гу пуж'али́, си гу з'е́ сӑс н'е́ја на ро́пката* [MS,t,16]; ~ *едната и́маши прет не́ја јариби́ца сос де́вет јариби́чки, на́ тапсја́ игра́иха, и т'а́нака на́ гирге́ф ве́зиши и сии́р чи́ниши* [V,PM,135]; односно: нӑјӑ (во крајната источна регија) ~ *toj тога увӑрувал, разл'утил сӑ и рӑкал на ӑдӑн си ратај да јахнӑ и нӑјӑ, и закланото дӑтӑ на ӑдӑн кон, да ги заноси на ӑднӑ далӑчнӑ и пустӑ планинӑ* [V,PM.291].

**не́а́рин*** adj 1.'тој што не е убав' ~ *кут не́каа мо́ма шо́ не́ аре́се ерге́н. Удбúре, удбúре и нă–кра́јта ḱо–зúме на́ј–не́арн'оо* [ПК,2(196)]; 2. 'нешто со лош вкус' – рибите во долновардарско ги делат на речни и ѓолцки, на арни и неарни. Речните се поарни и повкусни, а ѓолцките не се толку арни и не се толку слатки (вкусни) [ТГ,391].

**неармасин** adj 'младич што не с свршен'; сп. пожелување: ~ *плăна куḱа бириḱет; сус крави, сус телци, овци, кукошки, пилци, јајца; на сите Госпуд да даде касмет, на неармасано – армасница; на нежинено – жена, на жинени деца; на деца здраве и кăсмет и уд Господ на сите здраве* [ТГ,16]; — освен белило (девојките), употребуваат уште кăна и буја. Од кăната косата поцрвенува, и неа ја употребуваат сите девојки, неармасани. [ТГ,136]; — за пусестрими (= девојки што помагаат на свадбата) се избираат од роднините на младоженците, тоа се неармасани девојки со кои домашните најповеќе контактираат [ТГ,16].

**небе*** (и: нибе́ – со редукција е > и) n 1.'просторот над земјата од каде што греат сонцето и ѕвездите и низ кој се движат облаците' ~ *на средја́ пăтју си заоблачú небе́ту, вати те́шко да грамú и да лăска. Та́мо на пăтјут фарлú Го́спот ка́мин от небе́ту, гу грăмна́ сос ко́н'ут му наедно́* [V,PM,16]; ~ *и ошти речта не доречи, падна вогин от небету и са запали чиницата, фати да гори* [V,PM,86]; ~ *мар та погл'адни низ јасно небе,] мар изл'азла ли ја звјазда деница, звјазда деница, баш керванџијцка! Мар та назоби девет биволици* [МП(Д),95]; и не́бо ~ *вашо је село, Тено, гулемо,| има ли моми јубави? | – господар, белим господар,| дека се чуло, видело,| небо без звезди да биде,| трло без овци да биде,| и наше село без моми!?* [ТГ,346]; ~ *после н'а́колку де́на стигна́ли на еди́н балка́н, не́три на една́ го́ра, штоту сал едно́ не́бо са гле́даши* [V,PM,27]; ~ "... *да викниш три патја Бого-родица а от морето ште излези еден цăрăн арапин с едено дудак* (усна) *на морету, едено у на небото; а от него да просиш 40 јајца с по еден зајк нетре"* [V,PM,242]; во *Кулакиското евангелие* на неколку места констатиравме интересна мно-жинска форма небин'а: ~ *а гле́дат лúцито на Та́тко ми шо се́ди на небúн'ата... ~ не́ма пуве́ла крă Та́тко ва́ш шо ḭ на небúн'ата* [MV,K,282]; од истата регија е запишана и формата не́бут (м. род) ~ *и ју́мбрук-чúата сто́иши у–дале́ко, и не́каши биле́ да кре́ни о́чити на не́бут, туку́ си бúиши гăрдити и ве́лиши...* [MV, K,280]; 2. 'господова царштина' ~ *ки ста́нам, ки си о́дам на та́тко ми, и ки му ре́чам: та́тко, греши́х на не́бито и на те́бе, и не́ сам вре́дин да си ка́жам тво́јо си́н* [MV, K,281]; 3. 'горниот дел од усната празнина – непце' [ MS,s,75]; 4. изр.: дă не́ си пăдна́л уд не́а́пто (= се кажува за човек што не е информиран, односно што реагира и стои како здрвен) [ПЌ(АЌ)]; со исто значење: сăнкин уд не́пто-ј па́днин ~ *зăстăна́л, ни гуво́ре, ни сă–мăрдúне, сăнкин уд–не́пто–ј па́днин* [ПК,2(197)]; нă-не́пто ду́пка не-ḱ сă-утво́ре (= некој настан колку да е важен за одредена личност сепак не може да има универзално значење) ~ *јазăк, бис–те́бе нă–не́п-то ду́пка ḱи–сă утво́ре, ак у́мриш* [ПК,2(185)].

**небесин*** adj 'нешто што се однесува на небото' ~ *туку́ ве́л'ам на ва́с шо*

*уф Анадо́ло и уфдéка заóѓи сла̌нцито нóго л'у́ди ќи дујдéле, и ќи си намéстат су Авраáм и Исаáк и Ја́ков на царшти́ната небéсин* [MV, K,265] – уште еден случај на неусогласеност на родовата опозиција: именката е од ж., а атрибутот (на кој се однесува) од м. род: царшти́ната небéсин; ~ *ни́е нова́ шту ви́дехме това́ пра́виме испа́т, та ви́е испа́те ни ни при́мате, ја́с ако ви рéкох за земални ра́боти та ни ув'а́рова́хте, а́ми как ште ув'а́рова́те, ако ви ка́жа за небéсните?* [ВД(Тр),327]; ~ *ричé Гóспот ва́а прика́зна: Небéсинта ца́рштина умн'а́са кату́ нéкоа човéк ца́р, шо сака́ да си ла́фи су измиќа́рито нéгови* [MV,K,268].

**небетчиа** n 'стражар, чувар' ~ *един ден младата самовила са чинила кату ма̌ж небетчиа и отиде да мели на воденицата, скрихом му зева нос тас и му оставила друго на мјастото* [V,PM,278]; — наутро пред да тргнат кираџиите (арабаџиите) ќе се договорат кој ќе оди напред и ќе ги води другите, арабаџиите го викаат небетчија, а кираџиите калауз [ТГ,422]; кај Саќов: небетчиа 'човек, којшто чека ред на воденица или на фурна' (в.: небетча̌ла̌к) [СК,31].

**небетча̌ла̌к** и: небет m 'дежурство' (кај Саќов споменатава лексичка единица е со погрешна граматичка детерминација: adj); сп. изр. да праве небет (= свирачите редум му свират на кумот – на свадбениот церемонијал), односно: да му свират дубре-дујде или небет [ТГ,169-170]; — кога ќе стигнат во куќата на младоженецот, пред вратата младоженецот и невестата се поклонуваат... потоа свирачите свират небет и одат на ручек [ТГ,188]; – вечерта кога сусамут се меле и се цеди го чуваат ступаните (сопствениците), и тогаш тие од меленото прават алва. За една партија сомелен сусам се кажува един нибет [ТГ,359]. Од контекстите излегува дека значењата на зборот небет се различни и не може да се доведат во меѓусебна врска, уште помалку можат да се поврзат со значењето на единицата што следува: небет-шеќер.

**небет-шеќер** m 'вид шеќер во крупни кристали' ~ *првиот билбил пее, пее ем гојвори:] – Ајде вечерајте до две луди млади,] вториот билбил пее, пее ем гојвори:] – Ајде легнувајте вије луди млади,] третиот билбил пеје, пеје ем гојвори:] – Ајде станувајте вије луди млади.] Тој билбил што пее, пее за вечера, со симит го ранам и со небет-шеќер* [МП(В),281]; според Тановиќ лексемата во Гевгелиско значи 'жолт шекер' : старите луѓе наутро пијат ракија, а на децата им се дава небет шиќер (= жолт шеќер); – кога човек ќи са настуде го лекуваат на следниот начин: варат цвет од слез, тој чај ќе го засладат и го пијат наутро и навечер; некои варат кужурци и ќе додадат жолт шеќер (= сус нибет шиќер) [ТГ,242].

**небидееќи** adv 'укажува дека некој (нешто) отсуствува' ~ *от тамка Господ отишол при погулемио. Невестата на погулемио, небидееќи тука ма̌жо ѝ, го пречекала, бакнала му ра̌ка и, ка си дошел ма̌жо от оране, му кажала оти им дошел гост* [ШК,5(Г),105]. Во случајот бидејќи ја зачувал глаголноста, независно дека е со негација; за ова в. том 1. (с. 129).

**неблагуслувен** adj 'некој (или нешто) што ја нема божјата благослов' – добиците, според особините што ги имаат, како и според користа, ги делат на благуслувени и неблагуслувени. Во првата група спаѓаат: овците,

кравите, воловите, биволите и коњите. Во неблагословените спаѓаат: магарето, мазгата, козата и камилата (во минатото камилите служеле како превозно средство меѓу градовите во југоисточна Македонија и Солун) [ТГ,371].

**нéбрạно** adj 'површина од која не се собрани плодовите, пр. *нéбрạно лóзе*'; сп. изр.: уф-нéбрạно сạ најдé (= се изненади, се посрамоти) ~ *флизé нă–аднóч, апсăздáн, áска уф–нéбрạно сă–најдéх* [ПК,2(207)].

**неброени** adj, pl. 'нешто во голема количина, што не може да се изброи' ~ *тој отишел там во града,] там во града гурбетчија,] гурбетлија ѓумрок бере,] ѓумрок бере вино пие,] вино пие пари дава,] пари дава неброени* [МП(Д),182]; ~ *карам те сино, јучам те,[... слези си доло јов јудајче,[ земај си алтăн јотвурче,[ отвори алтăн чекмеџенце,[ земај си пари небрујени,[ јодај си доло јов чаршија* [ТГ,211]; ја констатиравме и формата за ср. род: неброено – кога се однесува на збирна именка, каков што е случајот со именката стадо (бидејќи е составена од повеќе единици): ~ *кажи, кажи личин Ване,] колку стадо имаш Ване?] – Нел ме питаш капидану,] јазе право ки ти кажам:] – Мојто стадо неброено* [МП(В),65]; ~ *Пиринуго, јубава дивојкọ,[ тихо пејиш дилеко се слуше,[ чул те уфчар преко три планини,[ си јуставил трло неградено,[ јуф трло стадо небрујено* [ТГ,56]; и: нибруену (со редукција) ~ *чи шчо да му отдадеми?] дă му дăдјеми сиу стаду,] сиу стаду нибруену* [МНП(Д),52].

**Невена*** 'ж. л. име од Драмско и Кукушко (Нивена)' ~ *мăр Невено, џан Невено ] деј гиди китка невенова ] невенова, стрјатурова ] јот Цариград донесена* [МП(Д),14]; ~ *Невено моме Невено,] Невено пиле шарено,] Бог да ги бије Невено,] вашите стари кумови,] што ми те тебе крстија,] лично ти име турија* [МП(К),159].

**Невéнăковица** top.'месност,ниви во околината на с. Тăрлис (Драмско)'; микротопонимот е изведен од л. име: Невенко, Невенка [ЈИ,МИ...,164].

**невенов*** adj 'нешто што се однесува на цвеќе невен' ~ *мăр Невено, џан Невено ] деј гиди китка невенова ] невенова, стрјатурова ] јот Цариград донесена* [МП(Д),14]; и нивјанув (од истиот извор) ~ *мар Нивјану, џан Нивјану,] гиди китка нивјанувă] нивјанува стратурова!* [МП(Д),15].

**неверин*** adj 'тој што не држи до она што го ветил, односно што не го чува пријателството, љубовта' ~ *Бонината мајка сè по поле шете,] сè билки си бере Бона да лекуве.] Бона мома веле: Доста оди мајко,] доста шетај мамо, за мене лек се нема,] јазика ки умрам од неверна л'убов* [МП(К),143]; ~ *чула си Лено разбрала,] оти сум болен, ке умрам,] од пуста болест неверна,] од две куршуми удрено* [МП(В),297].

**нéвéрнин** adj 'тој што е скептичен, што не верува' ~ *и на тó чáс а викнá тáтко му на дéтито су сăлзи, и вéлеши: Верýвам, Пувéлин; да ми пумáгаш на нéвéрнин* [MV,K,285]; ~ *па вó ки испáдни нáпри ут нéгу су Сфéти Дýх и кувéт Илúафу, и ки утвăрти сăрциви* (треба: сăрцити), *на тáткови наврạс дéца, и на невéрнити ки му чúни прáвини óмни* [MV,K,321].

**невестица** f, dem. в. нив'ăста ~ *ој Јано. Јано аровна невесто,] није не си знајме во кој е маната,] во кој је маната што си деца немме.] Ајде*

*што му вели Јана невестица:] Јаска си ја знајам, во мен је маната* [МП(К),74].

**невéшто** pron 'ништо, не знам што' ~ *шó–ј тоʻ? – невéшто–ј, шó–ј* (одговорот е со нијанса на незадоволство и пренебрегнување) [ПД(131)], [ПД(114)]; може да се претпостави дека се работи за лексички архаизам, конкретно дека овде се крие стариот глагол **вѣдѣти** = знае.

**невиде (сă)*** pf – се среќава во изразот дă-т-сă-нăвйде, што претставува еден вид блага клетва ~ *дă–т–сă–нăвйде рăбóтта шо–а–рăбóтиш, сѐ пу–тéп сáке д–óде чувéк, тă–дă–бйде кут шу–трéбе* [ПК,2(161)].

**невиден*** (и: невидин) adj 1. 'тој што не се забележува, што е невидлив' ~ *"ади сега, ету везмјајти си о–тука и ваште дјалови и да си појти сос здрави и ошти еднош да мислите Бога и да ни правити така!" И невиден си чини дјадото отпрет них* [V,PM,180]; ~ *вечерта донели софра на царјувата керка, седна сос мајка и да вичерат, и тојнака седна покрај неа; тјанака дробјаши хупки да јади, тој невидин га земуваши от пред неа, га јадјаши хупките* [V,PM,34]; ~ *и тој фати крив–куц да га тера та, терајке кората, отиде на едно пусто и страшно место. Тамо видел да излези едно пиле, от пиле са чини човек и седна, и невидена трапеза пред него са положи* [V,PM,91] – во контекстот има уште еден пример во кој сврникот да служи за воведување на комплетивни реченици, наместо 'дека': видел да излези едно пиле; ~ *тогај видела кату чобан човек ја донесе един беневрек чобанска руби и пак невиден си чини* [V,PM,34] – во материјалот среќаваме употреба на именка во служба на атрибут: чобан човек (ваквите синтагми се познати во македонскиот јазик, но во Долновардарско се јавуваат почесто што зборува за поголемо присуство на турскиот елемент во овие краишта); 2. 'тој со кого се нема воспоставено контакт (визуелен)' ~ *три години, мори Доно, јармасани,] е, ја мори, Доно, јармасани,] ...[ јармасани, мори Доно, невидени* [МП(М),122]; ~ *три години се сакахме,] три месеци невидени,] само еднаш на чешмата,] сланцето там не зајдело,]* [МП(В), 210]; ~ *три нидели јармасани,] јармасани невидени...] ти да јодиш на јорото,] да изиграш ситно јоро,] там ки дојде Туши Делов* [МП(В), 209]; – трудната жена за да не добие прекнувици (= дамки, пеги) по лицето треба, кога ќе се појави првата прекна да земе стиска (= грст, рака) прăс (= многу ситна земја, не е песок) уд незнајин гроб и таа земја да ја стави во чаша вода, па со таа вода да си го измие лицето и да прозбори: *"Неканени дујдете – невидени да–с јодите"* [ТГ,104].

**невин** m, bot., Calendula 'вид домашно (украсно) цвеќе, невен' ~ *тáм гу најдé лéвин Ѓóрѓје [ лéвин, лéвин кату нéвин* [МЕ(Р),97]; [МЕ(Р),174]; – секоја куќа има и башта, во која садат разни цвеќиња: трандафил, цăрну око, стратур, звезда, босил'ук, невин, миндер, кăз назли, каранфил', шебој, пулинско, малока, чингел', реса, џафаќ, анимчиче, замбул' [ТГ,304]; в. невенов.

**нéвлизéн*** adj 'кога некој е надвор (пр. во дворот)' ~ *óна, дур–д–óдăт рибáрите д–и–прудáт рúбите, иднá пу–иднá и–спуштýва пу–пăтут. Сéа зéвăт рибáрите, óше нéвлизéни у–врăтта, му–вéл'ăт нă–жéјнте: "Бýнди ви–нóсиме. Фăрлите у–фý-*

*рнăта пáлтта! Нóви нóсиме"* [ДК, 118].

**Неволен** (и: Ниволен) top. 'село (до 1912 чифлик), покрај р. Струма во Серско'; како име на место се среќава во повеќе словенски јазици, сп. срп. Nevoljane, чеш. Nevolice, го има и во словачкиот; сп. Ј. Иванов има врска со пол. (ретко) wola (= село ослободено од плаќање даноци) [ЛИ,МИ...,164].

**неволја** f 'несреќа' ~ *не ме питај сестро мила,] не развивај љути рани,] срцето ми изгорело, од неволја и неправда,] од проклетите шпиуни* [МП(К),127].

**невредин*** adj 'неквалитетен' ~ *кăсметлиа беши големојут, понеже неговата работа га благослови Господ,... каква нива невредна да сеиши, тој од неа жетва за чуду ке да жниеше* [V,PM,82].

**неврикóсан** adj 'се кажува за оној што реагира многу нервозно' [BV,118].

**нéгли** conj 'отколку' (за споредување) ~ *тáа нáшта излизé пу руднúнски: пóвиќе дáра нéгли мáсло. Арно си–знáм áска, ус–руднúна дă–си нéмум зúмне–дáвне* [ПК,2(188)].

**нéго** conj в. нéгли ~ *бýмбăре ги вúкуме ти: шо нé нóсăт мéт, нéго нă гутóво сă рáнăт* [ПД(124)]; ~ *вúке: нă–вáс тýка спáс нéма, нă–вáс сáмо Дóјран ќи–вă–спáсе. Тóо чувéко, дрýк, кăжá: Бугáре, вúа нé сте Бугáре, вúа сте чúсти Македóнци, нéго нúа нă–мóжме дă–сă–увéрме и зăтóо вéле вă–пúтме. Нúа пă сме ут–Ени–џе–Вăрдáрско, вúке. Тóо бúше вујнúк у–гăрчко ублéкло* [ПК,2(188)]; ~ *éј млáд зáјц, нé мúсл'ум мăлéчко ептéн, нéго мóже вéч дă бéге* [ПД(356] – присуството на односниов сврзник за изразување на спротивност во југоисточните говори од извесни лингвисти беше оспоруван, за ова в. во граматичкиот дел.

**негов** adj 'нешто што му припаѓа на 3. лице (м. род)' ~ *му велú: "кадú ефéнди, јáзе сакам пáк да га зéмам женáта ми, туку да нáјдеш едúн холá... и дáј му кóлку грóша сáка! " Тогáс кадúата прати едúн нéгов човéк да најдú едúн холá* [V,PM,11]; ~ *и така неговот маштех стори магии, та момата халвациј*ч*ento гу зал'уби и на татка и каза, ча друг н'ахто не зева, само халвацијчento* [V,PM,200] – интересен случај во кој лексемата 'маштеа' се јавува од м. род: неговот маштех, што претставува сериозна потврда за нефункционалноста на категоријата род во овие говори; ~ *купúл: пóстел'а, перници и дрýги рабóти... тој и купúл катанд'á, штото ги нéмашн нúкој богáт на нéгов вилаéт* [V,PM,19]; ~ *тогáс си возрадувá господáрот сос нéговата вр'áдност* [V,PM,15]; и: нéгăв* ~ *зададé–се цăрна чýма,] кóј ќи–сă–нáјме и–удбéре,] кóј ќи–сă–нáјме дă–гă–изгóне?] Најмéл–се Гóце Дéлчуф војвóда,] ус–нéгăфта вéрна дружúна,] уф–Кукýшко рáмно пóле* [ПК,2 (298-299)], односно н'éгув* ~ *тр'ăбува да ти гу звáј тóј и дрýгуту óку, да такá и ти да му гу звáш' н'éгувóту* [MS, t,57]; ~ *утúва на пазáр'у, гу гл'éда н'éгувóту магáр'ạ* [MS,t,55]; ~ *сăс дирминџ'úјата си м'ăр'ạхми пúлкат'ạ, н'éгувáта биш'и пóгул'áма* [MS,t,78]; ~ *ги извáж'да н'éјнит'ạ рýби, ги дáва на прóс'ạку; прóс'ạку ги извáж'да н'éгувúт'ạ рýби, ги дáва на н'éја* [MS,t,23]; ~ *Ќел'éш'у и вилú на н'éгувáта ж'éна: "пóт' , рéч' му на тáтку–ти да ми дад'é идúн кóн' и инá калăч'ка да пóда и јáс на мурабéту"* [MS,t,34] – во контекстот имаме скратени форми на императивот: пóт' , рéч' му ; ~ *му м'ăрат дúрата н'éгувáта нóга и гу гл'éдат*

*палтóту катрáн намáзану* [MS,t,22] (во контекстот е испуштен предлогот 'од': дúрата н'éгувáта нóга (наместо 'од неговата ...'). Се среќаваат и примери во кои споменатиот однос се изразува описно (со предлогот на + општата форма него) ~ *тогај му вели јудата Зарзавила: "о!! ти си ида на цар наш, дете? Мене ме пусна таткó ти да ти земам. Јаз сам аскер на него"* [V,PM,156](аскер на него м. 'негов аскер').

**неграден*** adj 'простор што нема ограда' ~ *Пиринуго, јубава дивојко,[ тихо пејиш дилеко се слуше,[ чул те уфчар преко три планини,[ си јуставил трло неградено,[ јуф трло стадо небрујено* [ТГ,56].

**Негуш** top. 'име на населено место во Долновардарско' ~ *на југ Бер; на југ и тро на зајди–слăнца Негуш* [МЕ(Р),72]; ~ *уздолу уд него се зафајкја идно толку гулему поле шо гу плакусува сăто место мегју Солун, Бер, Негуш* [МЕ(Р),70].

**негушки** (и: нигошки) adj 'нешто што се однесува до населбата Негуш' ~ *служи ме Ѕано, мори, служи ме,] лута ракија, Ѕано, негошка,] лута ракија, Ѕано, нигошка,]... црвено вино, Ѕано, вадрешко* [МП(М),137]; ~ *да дојде Лена при мене,] раните да ми приврзе,] понуда да ми дондесе,] лута ракија негошка,] црвено вино владешко* [МП(В),297].

**Негушки Планини** top. 'име на планини во Долновардарско' ~ *се зăфајкјă рăмнинă, шо одă нă југ ду... Негушките Планини* [МЕ(Р),79].

**Неда*** 'ж. л. име од Серско' ~ *Неду мари, бјангир Неду ] бјанги имăш, бјанги клаваш ] на челоту девит бјанги ] пут грлоту – десит бјанги* [МП(Д),13]; ~ *тенинка Недо хубава,] хубава Недо, гиздава ] хранила Неда јагнјанце,] навăрви Неда на хуро,] и јагјанце ја заследи* [МП(Д),21]; ~ *преѕирнав си през бацата,] полна кујќа армасари,] бела Неда диван стоји,] свекор дава жолти лири* [МП(К),29].

**недаде*** pf 'opp. на даде, не сака да стави нешто на располагање некому' ~ *тóјнака му вéли: "јáзе нé сáкам парú." – "ами што сáкаш?" – "аку ми дадéш онáја кутúја што úмаш прет тéбика, хáрно; ако нé ми га недадиш, нé сáкам нúшту"* [V,PM,25] – во контекстот има случај на удвојување на негацијата: (ако нé ми га недадиш), што не се среќава многу често, наспроти примерите со удвоена посвојност, на што укажуваме на соодветното место.

**недеј** 'немој – заповедна форма (со негација) од стариот глагол дѣıати' ~ *Ѓорѓето плачеше,] Вашко го миреше:] – Мăлчи Ѓорѓи, мăлчи,] мăлчи недеј плачи,] на тебе шче дадăт Марина Калинка* [МП(Д),145]; со иста функција (негирана заповедна форма) се јавува и недај, тешко е да се каже дали се работи за фонетска промена од недеј, или пак за изведенка од гл. дава ~ *мајка на Ратка думаше,] недај се Ратке потурчи,] турцка је вера најлоша.] Ратка си мајка не слуша,] и та се млада потурчи* [МП(К),80].

**недувезан*** adj 'кога некоја слика е почната со везење, но не е довршена' ~ *да ни вјазат фаф нидјал'а,] чи ста са болни разбулет,] гиргефене пусти ста стоет,] л'у завезани, недувезани* [МП(Д),15].

**недуде́лкин** adj 'човек со неконтролирано однесување'; според Саќов: 'недоделкан, којшто не е со сиот ум' [СК,31]; ~ *óстáвј–о· тóо дăрво*

*не́дуде́лкино, уд–ни́што не́ рӑзби́ре* [ПК,2(78)].

**недупра́вин** adj 1. 'нешто недовршено'; 2. изр.: пра́вин недупра́вин (= се кажува за оној што се однесува крајно несериозно – мрднат) ~ *то́о ба́б–Цо́фин Атӑна́с чи́ниш пра́вин недупра́вин: дек сӑ–ла́фе ќи–фа́те дӑ–сӑ–сме́е* [ПК,2(188)].

**неѓдин** adv 'не овде, на друго место, некаде' ~ *зӑ се́ шо сӑ имӑ ричену, гирек нӑ цӑрквӑ, гирек на анут или неѓдин нӑ другу месту, субӑшувите пријатил'ӑ му кӑжувӑт нӑ негу* [МЕ(Р),91]; ~ *најповикјӑ ут ветарўт на југ; мигју них сӑ нӑогјӑт негјдин повичкјӑ негјдин помалцӑ длӑбоки долиштӑ* [МЕ(Р),78].

**не́е** pron 'л. зам. за 1 л. мн., м. 'ние' ~ *до́јде през нӑ́ш при Јису́са та му ре́че: дида́скале, не́е зна́еме, о́ти ти́ си доше́л от Бо́га дида́скал, о́ти те́зи ниш'а́не, шту пра́виш ти́, ни́кој не мо́же да ги сто́ри* [ВД(Тр), 327]; ~ *наистина, наистина ти вре́ве, о́ти не́е нова́ шту ви́дехме това́ пра́виме испа́т та ви́е испа́те ни ни при́имате* [ВД(Тр),327].

**не́е** pron 'долга форма за директен објект од таа (< со асимилација од 'неа')' ~ *и фӑ́рли про́с* (sic – забелешка на редакторот) *окно́то адна́ заши́ена то́рба... и охче́ре ста́на та е–ра́спра. И што́ да–ви́ди ф–не́е? Што б'е́ше пӑ́лна пари́* [ВД(ГБр),333].

**неженет** adj 'тој што сѐ уште не стапил во брак' ~ *мома никна червена јаболка...] си научила пуста макеа,] ка си зела клетото сорче,] си пресекла две луди млади,] две луди млади, две неженети* [МП(В),42]; ~ *зашто мајка, горо, она мен ме даде,] на едно лудо младо, за едно неженето,] ден'е шета, горо, по темни долишта* [МП(В),235]; ~ *ју градина има темни ми зандани,] ју зандани има до две луди млади,] ду две луди млади, неженети* [МП(В), 280]; и: нежинен* ~ *плӑна куќа бириќет; ... на сите Госпуд да даде касмет, на неармасано – армасница; на нежинено – жена, на жинени деца; на деца здраве и кӑсмет и уд Госпуд на сите здраве* [ТГ,16]; ~ *разбулел се дете нежинено,[ нити жинено, нити армасано,[ пусакало нешто пунуда,[ нешто пунуда, шиќер црни сливи* [ТГ,158] – во контекстот среќаваме уште еден пример што укажува дека во овие говори категоријата род не функционира, сп. нарушена конгруенција меѓу субјектот и предикатот: разбулел се дете.

**незадоволен** adj 'кога некој чувствува незадоволство од нешто' ~ *ка̨–се̨ ва̨рна́л тре́та̨та̨ го̨ди́на̨, та́тко̨–му не́за̨до̨во́ле̨н. Ви́ка̨: "На̨–те́бе̨ ќи–ти–про̨да́дам". Го̨–но́се̨ уф–Со́лун и му за̨ка́чува̨ еди́н ка̨рто́н на̨–гӑ́рди и пи́ши: "Си́но го̨–про̨да́ва̨м"* [ЛК, 124].

**незапамитену** adj 'од многу далечно време' ~ *на крајта морјту ошӑ уд незапамитену времӑ (од елимцко) ӑ имало гӑрцки села и кабијна* [МЕ(Р), 75].

**незашто** adv 'бидејќи, зошто'(?) ~ *тој рекло: "Шта ма биете, ал шта каза". Тија го питали, што ште кажјӑ. Тој рекло: "Незашто ни может да разделет лозӑтӑ, да јӑ отсекат и дјавола шта заколет, и тија вејке ни шта сӑ карат"* [V,PM,281]

**незнаен** adj 'непознат, невиден' ~ *гу заколи, му зема сал коремот, гу расцјапи куремот, кату фес гу кладе на главата му, са чини един гнусин човек та отиде незнаин на татко му...* ~ *и дојдело едно трговче,] едно трговче незнаено* [МП(К),59];

— за да не добие *прекнувици* (= дамки, пеги) по лицето, треба, ... земе *стиска* (= грст, рака) *прӓс* (= многу ситна земја) *уд незнајин гроб* [ТГ,104]; ~ *на пӓтот а срете Илија, незнаена дилија, и вели: "а бре Сраулица млада, блазе–ј̣ на тој млад јунак, што ти прегӓрнува твојта бела примена"* [МС(В),96] – во случајот атрибутот незнаена се повел според завршокот на именката дилија, ова било потпомогнато од нестабилноста на категоријата род. Освен во Солунско, од каде што е примерот вакви случаи имаме забележано и при анкетирањето во Кукушко, конкретно се однесуваше на именката владика којашто влегува во спрега со л-формата била.

**неизметéну** adj 'просторија, односно простор што не е исчистен, на кој има ѓубре' ~ *си укачи́ гóри, најдé неизметéну, неизчи́стину. Она фати́, помéти, изчи́сти; најдé сӑдови неуми́ени от млóгу дни́, тјáнака ги измý* [V,PM,132].

**неизмијан*** adj 'кога некој не се измил, т.е. кога е нечист' — секој се измива пред да почне нешто да работи. Особено се внимава со неизмијани раце да не се фати леб, брашно, сол и слични работи што се употребуваат за јадење. Народот верува дека ако некој неизмијан почне да јаде, или ако жената неизмијана почне да меси леб ќе им дојде глад и сиромаштија [ТГ,18].

**неизчи́стину** adj 'просторија, односно простор на којшто има ѓубре, што не е изметен' ~ *си укачи́ гóри, најдé неизметéну, неизчи́стину. Она фати́, помéти, изчи́сти; најдé сӑдови неуми́ени от млóгу дни́, тјáнака ги измý* [V,PM,132].

**неин**, и: нејн adj (чл. н'éјн'у) 1.'кога нешто припаѓа на 3 л. ж. род – нејзин' ~ *хем от скалата до неин конак беши постелана сé многоцен камин и маргарит на земјата* [V, PM,26]; ~ *и пути́р'у и гу спи́ва, гу устáв'ӑ прáзин; извáж'да и прӑстин'у ут н'éјн'у прӑс, си гу клáва на н'éгуву прӑ̀с* [MS,t,21]; ~ *ш'тó прáви т'á ? – и вили́ на н'éјната мóма да пóј на бунáр'у* [MS,t,63]; ~ *мајка му, кату чу така от сина ѝ, познала, ча млогу мӑка ке да тегли неин син* [V,PM,41]; 2. има примери (ги регистриравме во Еницевардарско) во кои формата за ж. род неин-а се поврзува со м. род – наместо негов-а – за ова, т.е. за нерегуларноста во употребата на заменските форми в. поопширно во граматичкиот дел: ~ *и тӑкá, жáнӑм, дéјто зӑфӑти́л дӑ–рӑбóти, а тáткọ–му сáмо фудулýк терáл и нẹ–знáјл кáк дӑ–зӑстáни нӑ–нóѕи, óти имáл пẹáн чувéк у нéјнта кýјќа* [ВЕв(К),292]; исто во Мегленско: ~ *мори, почна Павле огајн да ми вале,] ми зароси сиуна ситна роса.] Мори, ми ја фрли нејнта миуна сестра,] там испадна вода ликувита* [МП(М),99]; кај Верковиќ без локација: ~ *полека–лек тоја си зема нејна тешка бозлугана, една ја удри, и, кату ја удри, ламјата се беши разбудила* [V,PM,220]; регистриравме и повеќе прмери во множина: нејни м. 'негови': ~ *кӑтọ пẹáн чувéк нẹмáл мирáк дӑ–óра и дӑ–кóпа, áма... áкọ не рӑбóти нẹма дӑ би́ди ми́л нӑ–дрýѕите нéјни брáтќа* [ВЕв(К),292]; ~ *у–сéлто имáле и ӑднó пóп, пӑ и óн чéсто пӑти мӑ–ј–нóсил нéјнте кни́ги дӑ–му–пéј пẹáнто дéте* [ВЕв(К),292]; со член: нејните ~ *није утидоме су мојта дружина,] на Диму кијата да му зеваме,] да му зеваме триста жолтици...] ка му отидоме на нејните овци,] ка му и запалиме није трите трла* [МП(В),62].

**нéиспрáн*** adj 'работа, пр. дел од облеката што не е чиста, што треба да се пере' ~ *гу–зăбурвила сáпуну нă–идну кáмен и дóшле чáфки и му–гу–криналe. Кóга вúшла жéнăта фăтúла дă–тýфка: "Тýф–тýф! Шó ни–сă–стóри, ни–устăнáја пл'áчките нéиспрáни"* [ДК,155].

**неисцедăн** adj 1.'ако по цедењето (на нешто) останало малку влага'; 2.'ако е малку недопечен (лебот)' [ПД (118)].

**нејзи** pron 'овде во употреба на прав предмет од таа, место неа' ~ *кóј–штọ ми–дáди, мóри, јáбạлкạ,] зилẹн дạ–бúди, мóри кáк нејзи,] кóј–штọ ми–дáди, мóри, пăрстинọ,] приз–нéгọ дá–гọ, мóри, пóминạт,] кọј–трẹтјọ ми–мẹни, мóри, ц'áлувна,] дáј–ми–гọ, бóжи, мóри, зạ–нéгọ* [ЛК, 134].

**нејке** (нејќе) impf 1.'не сака' ~ *уд нéго нéјкум пóмуш от нóго нăвéле. Ќи–т нăпрáве нéкаа дубрúна сто пăти ќи–т ја нăвéле* [ПК,2(183)]; ~ *лéштевичке, бéрберичке,] збúри пéна дă–ручáме.] Ојќам, нéјќам,] пúле ми е загинáло,] од–мóре до–морé,] до цăрóви двóруве* [ПК,2(329)] – во контекстот имаме архаизам, остаток од првичната форма на стсл. глагол ҳотѣти : óјќам, нéјќам...; ~ *он јé млóгу богáт, но неки да ми знае, заштó јáзе сам мóшни сиромáх, и тајфáта ми умúра от гладúа* [V, PM,13]; ~ *кога ни велиха да одиме на мăхкимето, бегот викаше што е болин, сă криеше, некише да излезе* [MC(B),89]; ~ *са поклони на авџиолиа и му вели: "ми некеш и меника да дојда сос тебика?"* [V,PM,43]; во контекстот имаме прашална реченица во која отсуствува честичката *ли*; ваков тип на балканизми се среќаваат повеќе во Долновардарско; 2. 'не треба' ~ *нејкја да се забрава оти ва је сăл царцката ангарија, и то не е сăта* [МЕ(Р),73]; 3. изр.: нејкји питајна (= очигледно дека е така) ~ *нејкји питајна оти пукрај другото и во гу путкрена на Постол* [МЕ(Р),71].

**не-ј** (< ни – pron + е – 3. л. ед. од 'сум') ~ *сéтне, уд–Мукрúво стăнáме, уддéме нă–Свúдувица. Имше адúн шýра тó мóјо брáт. Тáм сидéме. И–тáм, зă–тóо сјáа кóрно н–éј ут–тáм* [ПК,2(279)].

**нејоплетена** adj, f 'неисчешлана' ~ *Златина мајка по дори ходи,] и сăлзи рони, на снăха вјали:] – Уој снăхо, снăхо, снăхо Ирини,] мар шчо ми ходиш таквă по дори,] л'у јомијена, нејоплетена* [МНП(Д),86].

**нејуженин** adj 'тој што не е во брачни односи, што нема жена' ~ *карам те синко, јучам те...[ земај си тенката пушка,[ јодај си јов гора зилена,[ палај си извор студна вода,[ копај си бразда длăбока,[ слимни ја доло јов чаршија,[ викај си мајстор нејуженин* [ТГ,212]; в. неженет, неженин.

**нејсе** part ~ *нéјсе ќе бúде* (= ќе се стори тоа) [BV,118]; ~ *áма сáмо мăлчи, дă–нé лáфиш, дă–нé кăжýвиш óти ми бигá жéнта. Сáму ќи–ти–путпúсăм. Тó, вó, нéјсе, áма ќи–ми–дáш дузвóл'а, пóтпис* [ВЕв(Кор),305]; ~ *му рéкла: "Е, устáјте–у чóикут! Прóсти–му нă–чóикут!" И му прóстăл тó. Излéгле уттáм сéа. Нéјсе.* [ДК,130]; ~ *нéјсе, брáт–му ш–утúшăл, вóлут си–прижúве, тóо зúме бăлтúта, о–зạкóл'уве...Гу–фăрле тóо мéсто. Мăршата а–фăрле. Натáм пé–чéс кúла, натáм пé–чéс, пу–тúạ дрăмките* [ПК,2(344)];.

**нéјсăне**, в. нејсе (= му благодарам на Бога, добро е) ~ *нéјсăне, сă–прă–*

*бра́хме и–ни́а до́ма кут си́те л'у́де* [ПК,2(180)].

**нек** pron 'долга форма за директен објект од заменката он (наместо 'него')' ~ *и тога́ зе́л ца́рја та на пăрвиа да́де де́сјат хил'а́ди и го испра́ти, и на фто́риа да́де хил'а́да гро́шја и една́ хала́јтка и не́к испра́ти, а пак на тре́тиа ре́кăл: "На те́бја Го́спот не́ка даде́!"* [V,PM,254]; ~ *му ре́че: дида́скале, ни́е зна́еме, о́ти ти́ си доше́л от Бо́га дида́скал, о́ти те́зи ниш'а́не, шту пра́виш ти́, ни́кој не мо́же да ги сто́ри, ако ни е́ Го́спод сăс не́к* [ВД(Тр),327]; ~ *и кога́то стемни́ло, е́то еди́н хара́пин сас са́бја фаф рака́та пра́во на не́к да го́ загоби́* [V,PM,254] – случај на имперсонална употреба на глаголот, но без заменската форма 'се': кога́то стемни́ло.

**не́ка** part 1.'изразува согласност' ~ *ба́бата му вили́: "ми ути́ваш'! за т'ạ уб'ắси ца́р'у!" "н'е́ка м'ắ уб'ắси, ја́–за по́ја!"* [MS,t,22]; ~ *то́ј му ве́ли: "да до́јда јаз ефе́нди, ама л'у да ми ви́дат деца́та, и те́ ки до́јдат". Па́к кади́ата му вели́: "не́ка до́јдат и те́!"* [V,PM,26]; ~ *и кога збор чинниха царјут и сиромахот, царјут рече: "ошти ацамии са, ама нека да ги ужеными, ке да добиат ум"* [V,PM,114]; во употреба е и скратената форма нек: ~ *о́на ви́ке: "Та́те, и мо́јто мо́мче са́ке д–о́де". "Не́ ца́ним... а́к са́ке ја́ та́а кри́вăта куби́ла, не́ка: зи́ме, не́к до: и о́н"* [ПК,2(231)]; 2. 'за изразување на желба' ~ *"дилму то́лкус м'ạ мило́ва мума́та, н'е́ка ста́ни ра́бута́та и у нид'ắл'а за дад'е́ми гул'а́м прắстин"* [MS,t,28]; ~ *"р'е́ч' му н'е́ка и́ди ка́тạ в'е́ч'ер тук у м'е́н'ạ да ни кимани́са за да ни пруми́на са́:т'у!"* [MS,t,30]; ~ *тогас, кога си куртулиса змиата* (пишува: *земиата* – сигурно погрешно) *от децата, и рекла: "кој тос човек, што ми откупи мене от децата? Нека дојди при мене!"* [V,PM. 203]; ~ *му пура́нч'ува на ч'уба́ниту: "у́тр'ạ саба́лин, кутри́ за до́ј да нави́ка на ко́зит'ạ, тут ед'е́нсăнăс на ку́чạнта́та н'е́ка гу изида́т!"* [MS,t,17].

**не́каа** pron (< некоја – со асимилација) 'непозната, било која' ~ *ка́ сă–л'у́те, ка́ ви́ке но́го не́каа же́на, ќи–ј ка́јш: шо́ мắр–ти сăба́јле си–измуча́ла–си нăлăно* [ПК,2(193)].

**не́кạкси** adv 'некако', в: некăк ~ *а то́ạ шọ–гọ–блạгọслọв'а́л, то́ј, не́кạкси, на́зạт, на́зạт, на́зạт и сѐ изгу́бил, и–нạ–пẹча́лбạ оти́шạл, ни́штọ не́–нạпра́јạл, сẹ вра́т'ạл. На́зạт и́ди, на́ли лạжа́тạ, лạжа́. А то́ạ нạпре́днạл дру́гиọ* [ЛК,115].

**неканен*** adj 'тој што дошол без да биде поканет' – треба, кога ќе се појави првата *прекна* да земе *стиска* (= грст, рака) *пра́с* (= многу ситна земја, не е песок) *уд незнајин гроб* и таа земја да ја стави во чаша вода, па со таа вода да си го измие лицето и да прозбори: *"Неканени дујдете – невидени да–с јодите"* [ТГ,104]; – домаќинот се труди убаво да ги пречека гостите (што доаѓаат од други села за панаѓур, за селска слава и сл.), но и во "гостувањето" не смее да се претерува, оттаму и изреката: На неканен гост место му чину́ват зад врата; домаќинот се грижи и за добитокот со кој е дојден гостинот, но ако остане повеќе денови (гостинот) тогаш се опоменува со изреката: Гост са госте – магаре му посте [ТГ,318].

**некој** (и: некуј) pron 1. 'неопределено, непознато кој, било кој' ~ *кату чу мажо́ и́, не отговори ни́шту на жена му, туку рече: "таја работа, жену, харна е, што на чини царјут, ама сака́н да не кажиш на не́кој таја*

*работа!*" [V,PM,32]; куче куга вије нèкуј ки умре (народно верување) [TГ,247]; сп. изр. нéкуј вăлк сé-ј убăрнáл нéгде (= се кажува за нешто што се случува мн. ретко) ~ *а–у, и–вúја дујдéте – нéкуј вăлк сé–ј убăрнáл нéгде. Кá сă–ришúте дă–дóјте, кóј знáа?* [ПК,2(180)]; 2. 'ниту еден, ниту било кој, никој' ~ *онин рогови сетника ки сакат да ги загубат, та некој лекар не знан л'ак за них* [V, PM,35]; ~ *аф горота, виде млогу авции, тераха едно фил'у да утепат; вазден са мăчеха, не можиши некој да гу отепи* [V,PM,41]; ~ *цáр'увата мóма úмаши стáр марáз: нéкој хикимџúа не мóжиши да познáј штó марáз бéши* [V,PM,29]; ~ *му вели: "синку, ...сос това кепе да си завиш и прет царскиј аскер да проминиш, хич некој не можи да ти види!"* [V,PM,33]; ~ *кату чу царјут, повики гу сожали и му вели: "ади, братку, јазе ке да пусна човек сос тебика, тел'ал да викни аф селоту, да не ти гибни некој ниту кокошта ти, а не тебика"* [V,PM,32].

**нéкој пăт** 'никогаш' (в. некој = никој) ~ *му вéли: "мăжу, тóлку годúни има, што сми женéти сос тéбика, нéкој пăт не ми кáза, ча úмаш брáт на Стáмбол"* [V,PM.18].

**нéколку** adv 'неопределено, непознато колку, но не многу' ~ *úма тáмука да зéва да дáва верисента, и затовá останá óшти нéколку врéме насат* [V,PM,19]; ~ *брáт ми сáкаши да дóјди сегá сóс мéника, áма úма тáмука да зéва да дáва верисента, и затовá останá óшти нéколку врéме насат"* [V,PM,19]; ~ *сéкој парúте, што длагóваши, му га дáдоха, и сéкој си земá пóдпис от негýвата рăка. Тојнака, кату собрá тóлку пáри, са чинú товáрот; от нéколку днú сéтни кинúса да úди на дрýг грáт* [V,PM,20].

**неколкумина** adv 'неколцина, неопределено колку' (само за машки, односно за мешани лица) ~ *земала сос себе двете гăлăбчета, венала на една коза и кинисала да оде при царут, а пушчила неколкумина да одат да кажат на царут, оти иде* [ШК,(5),424].

**некрмен*** adj 'кога животното (домашно) нема јадено крма (зрнеста храна со сол)' ~ *ој јовчари две добри ју-наци,] што ви јовци, јовци потимне-ти,] дали јовци трева непасени,] или јовци вода непојани,] или солче јовци некрмени* [МП(В),27].

**нéкугăш** adv 'некој пат, во минатото' ~ *си–имáл нéкугăш нúкуј цáр. Тó цáрут имáл и идна ќéрка. Ќéрка–му бúла на–тăквó мéсто клăдéна у–никуј удáја, шо– вéл'ăт џамлăк, шо нúкуј не–вливáл у тó џамлăкут* [БМ,194] – во синтагмата у-никуј удáја имаме две посебности: прво употреба на заменската форма никуј со значење 'некој', и второ нерегуларност во конгруенцијата, како резултат на мешањето на категоријата род, имено: определбата во машки, а именката на која се однесува во ж. род: никуј удáја.

**некујси** pron 'непознато кој, некој' ~ *иден дел уд негу му дал... на некујси Ибраим–Ефенди* [МЕ(Р),83].

**нéкăк** adv 'некако' ~ *Зăткáмин* (top.) – *нéко зăт–кáмин мéсто, сé лузúна бúă, мéстто тăкá сă–вúкше. Тăкóф–еј, кăту спóменик нéкăк* [ПК,2(216)].

**некăлкан*** adj 'коњ на кој не му се извадени полните жлезди' – младото од кобилата во првата година се вика ждребе, во втората муле. Во трећата година машкото е којн, женското кубила. Некăлканиут којн се вика ат [ТГ,374].

**не́кӑсметли́а** adj 'човек на кој му се случуваат несреќи, тој што не е успешен' [ЛК,94].

**нели** 1. part (прашална честичка зад која се очекува позитивен одговор) ~ *му вели: "нели прати ти една книга на твојта л'уба да пала една мома на Танковата ишкнја и да е прилика на неја?"* [МС(В),94]; ~ *то́а де́тто кӑ гу купи́ ни́ли му кажа́: ạдна ко́ла трӑ́јне ќи и́миш нạ гӑ́рбут* [ИГ,112]; скратено: нел' ~ *а бре сонце летно сонце,] цел ден одиш, цел ден шеташ,] нел' ја виде мојта мајка,] твојта мајка кулак меси* [МН(К),22]; ~ *и му–да́л ру́би дӑ–с–убле́че. С–ј–удде́л до́ма, сӑ–кӑчи́л нӑ–чӑрда́ко, не́л' чӑрдӑкли́ј кӑ́шти и́мше* [ПК,2(232)]; и: нали ~ *– дај ма, мајо, че моја чув'а́к – казва – те́ра мулета да иде на пазаре; – ами от де, мари чедо, нали немате пари?* [ВД(Ка),334]; односно скратено: нӑл ~ *нӑл испадна́ле ти́и измиќа́ри пу дру́мишти, ко́лку а најде́ле сӑ́ти и субра́ле и а́рни и ло́ши* [MV,K,270]; 2. нел во сврзничка служба: 'штом' ~ *те стретоја баш душмани,] ...ке те питам да ми кажеш,] кои ти беа душманите?] – Нел ме питаш, да ти кажам,] кои ми беа душманите:] првјот беше Митре Јачов* [МП(В),125], уште: нӑли ~ *Смил'ане либе, Смил'ане,] вӑрни се либе вӑрзувај,] – Дафино грозна нивесто,] пусто стојали детето,] јогӑн горели рӑкојки,] нӑли–ј тукӑ Бужана* [МП(Д),34], односно н'али ~ *казувај снӑхо гјрахове,] шчо грјах имаш на душта? – Ој мају, стара свекӑрво,/ н'али си ма запитала,] ја на теп прау шча каза...*

**нел'убен*** adj 'тој што немал можност да биде љубен, сакан' ~ *чул те уфчар преко три планини,[ си јуставил трло неградено,[ јуф трло стадо небрујено,[ миѓу стадо ведро пракувано,] пракувано, ведро немирено,[ и јуф ведро една малка мома,[ малка мома никак нел'убена* [ТГ,56]

**нема*** impf 1. 'кога нешто отсуствува, односно не е присутно' ~ *брӑ́ка, брӑ́ка то́с сӑс лупа́тата, му вили́ : "н'е́ма гӑ́ска н'е́тр'ạ"* [MS,t,56]; ~ *усӑ́мна ху́бав'ạ, д'ӑ́т'ạту исл'а́зи до́л пукра́ј та́тку–му, гл'е́да мума́та ја не́ма* [MS,t,17]; ~ *вили́ на манц'о́т–и: "бра́ш'ну н'е́ма, за по́да на удини́цата да ме́л'а́!"* [MS,t,78]; ~ *му рекле: "а бре, ут кӑде дујде? Как не тӑ издеа кучцјнта?" – Миѓу кучцјнта поминах и дујдех да са главум на вас". – "Немме кутӑрциа, седи да ни териш офците!"* [V,PM, 295] ; ~ *мӑжо́т ми не тихи́са да е ха́рин, ме испанди́ и па́к сега́ са́ка да ми зе́ми, а́ма ја́зе, сега кату си најдех сос тебика, немам, бра́те, благодаре́ние да гу зе́мам о́шти едноч* [V,PM,11]; кога глаголската форма за 3. лице ед. (нема) прави акцентска целост со кратка заменска форма што се наоѓа во постпозиција, од глаголот отпаѓа основниот вокал: ~ *ти́ạ сја́а че́кӑт: адна́ гуди́на не́м–го, две́ гуди́ни не́м–го. Нạ–тре́тта гуди́на ричéли ти́ӑ...* [ПК,2(267)]; 2. 'кога нешто воопшто не постои' ~ *имаши глас, толку му беши благ, којто не можи да се искажи; немаши на д'ун'ата таков глас* [V,PM,37]; ~ *и т'е́ му р'е́куха: "ја́ла! сирма́си сни́, н'е́мами дру́га удаја́ по́вики, ама́ пукра́ј нам про́мин' и ти́!"* [MS,t,,15]; ~ *гу пи́таха н'е́гу: "н'е́маш' ш'то́гуди ти да ри́ч'е́ш', ч'ӑ́ за т'ạ уб'ӑ́сами в'е́јќи?"* [MS,t,22]; ~ *кесету сос парити ми падна аф реката. Кату немам*

*кăсмет сирак, што да чинам, пак ки си вăрнем naзат да работам* [V,PM,87]; ~ *они фатúха да плáчат, не сáкаха да úдат. Тогáс кадúата му вéли: "áх чорбаџú, ги нéмаш хáрно учéни тúа дéца, ти острамýват"* [V,PM,25] – случај на употреба на првичната форма на глаголските конструкции од "има (нема)" + гл. придавка во кои придавката се јавува во конгруенција со предметот на кој се однесува (по род и број): ги нéмаш хáрно учéни тúа дéца; ваквите контрукции се среќаваат често во Зборникот на Верковиќ и со право појавата може да се поврзе со релативната старост на материјалите што се бележани пред околу стотина години, сепак во одделни говори ваквите примери продолжиле да живеат, така во свеж дијалектен материјал од Воденско е регистриран во следниов контекст: *пúл'ту гу–питáл: "Шó крúвиш?" – "Јáс, тăкá и тăкá, кă–свăрший мéсуто, нéмше дă–ти–дáдăм, ут–тýка си–сичéк, уд–нó·гта". Пúл'ту му–рéкăл:* "Јáс тú нéмăм óшче гу гултнáт" [ВВ(Кр), 313] – за ова поопширно во граматичкиот дел; 3. изр.: нéма сăрце а. (= не се решава да стори нешто лошо) ~ *нéмум сăрце дą–зúмум чýздо;* б. (= нема одважност, не е храбар) ~ *нéма сăрце дă–зăкóле áднą кукóшка* [ПК(Гăр)]; нéма дéк (= мора така да биде, нема друга можност) ~ *фáјќе, нăпрáуве аднá ýбува пугáча, лéпче, демéк измéсуве. Тáа нéјнта мóма сáке, нéјќе, нéма дéк, óде* [ПК,2(285)]; нéма дă-т пáдне ýстта (= се кажува кога на некого му се препорачува да комуницира, односно да се ангажира вербално за некоја работа) ~ *áк кáјш адно дóбăр дéн нă–чувéк, нéма дă–т–пáдне ýстта, прăгувóри, зăшó си чувéк* [ПК,2(180)]; нéма пердé (се кажува за човек што нема норми во однесувањето, што нема срам) ~ *сјáа млăдéжо нéма пердé–ки, шó сáкиш д–úма нăпридúи. Нé сă–знáа кóј–ej стáр, кóј ej–млáт* [ПК,2(180)] – веројатно фразата стои во врска со настанот кога девојката ќе ја изгуби невиноста; нéма кирмúда нăд-глá·фта (= се кажува за човек што е многу сиромав, бескуќник) ~ *шó зéт зé, нéма кирмúда нăд–глá·фта* [ПК,2 (180)]; со слично значење е изразот: нéмат лéп дă-јáдат ~ *свáдба ќи–прaвúли, óни нéмат лéп дą–јáдат* [ПК,2(180)]; односно клетвата: да немиш чиница да ти са раздаве; свеќа да ти са запале! (= да немаш пари за погреб) [ТГ,320]; немам хабер (= не сум известен) ~ *минува от Гроздинта куќа, демек мојта керка, ú вели: "На татку ти отиде поп Игнат да го конка. Имаш хабер или немаш?"* [МС(В),80]; со исто значење: нéмум нú аир, нú ąбéр (= не ми е познато, ништо не знам за тоа) ~ *ут кá уддéа нé сă–јавúа, нéмум нú аир нú ąбéр*; нема кулај (= не гледам решение) ~ *кату чу такá цáрјут, млогу си разл'ути, амá колáи нéмаши, дé вечерот му вéли ...* [V,PJM,10]; нéмум блáк дéн (= имам тежок семеен живот) ~ *ут–кá ми–сă–жинú дéтто, нéма блáк дéн*; нéмум акăл зă-адна пáра (= се однесува за човек што има склеротични тешкотии) ~ *шó ќо· клáдум шéјо нă–мóж до·–нáјдум, нéмум акăл зă адна пáра;* нéмум гу тóо ну акăл (= немам такви намери); нéмум скăршăна пáра (= без пари сум) ~ *нé ми–дáви акăл, пăри ми–дáј. Нéмум скăршăна пáра* [ПК,2 (181)]; нéмум смéтка (= ваквата солуција не ми одговара) ~ *áс ти вéл'ум: тú нéмиш смéтка ус мéн дă–сă–кáриш* [ПК(Мор)]; нéма чáре

(нема решение, не се може) [ДК,106]; нима́ше а́рно за̄на́т (= правеше нечесни работи, односно живееше нечесно) [ДК,106]; немат гајле (= не се грижат, се чувствуваат безбедни); во контекстот што следува: 'немаат потреба' ~ *ве́леа: Ме́стото устана́ ви́ки пустали́а, и вре́мито замина́; пу́шти си инса́нут да си о́дат уф се́лата, да си зе́ват вече́ра. Исус ре́кал на ни́х: Не́мат гајле́ да си хо́дат ни́гден; дава́јти на ни́х да ја́дат* [MV,K,266]; блиско значење и во: не́мат касаве́т ~ *ре́кле на Учени́цити: Зашо така́ ва́шо Дида́скало се́ди су имрукчи́и и су гре́шни л'у́ди да ја́ди су ни́х заједно? Исус ка слуша́ му ре́кал на ни́х: Не́мат касаве́т здра́вјити л'у́ди ут икимџи́ата, туку́ бо́лнити шо ле́жат уф пусте́л'ата* [MV,K,300]; н'е́ма за гу врнуваш'! (= биди услужлив: кога некој ти бара нешто треба да го услужиш) ~ *за ка́раш' во́да и кутри́ т'а стр'а̄ва на па̄нт'о́ да ти ба̄ра̄ка во́да за му да́ваш', н'е́ма за гу врнуваш'!"* [MS,t,44]; нема да фати (= не почнува) ~ *ч'а́ка, ч'а́ка мума́та да фа́ти да киманѝса, н'е́ма да фа́ти; мра̄кна* [MS,t,27].

**немаеќи** adv 'бидејќи нема нешто' ~ *а момчето, от страх, да не се испа̄лни тaja нара̄чба и најстина, станало от рано и, немаеќи тука никој, а зел момичката, а однесол на доворот и а забодел на един кол* [ШК,5(Г),401]; в. нима́ќи.

**немажена** adj 'девојка што не стапила во брак' ~ *оде Стоје крај сукаци...] да ми чека кираџии...] да ми прати црно писмо,] црно писмо до Ѓоргија:] – Ако си дојш пред Ѓурѓовден,] ти ке ме најш армасана,] армасана немажена* [МП(В),165]; ~ *ил ме мажи, ил ми кажи,] моите другки се мажија,] се мажија, со деца се.] – Молчи Митро, да–н те чујат,] твојте сестри погулеми,] погулеми, немажени* [МП(В),291].

**немирено** adj 'извесна количина од нешто на кое не му се знае мерката' — за празникот Ѓурѓевдин е поврзан следниов обичај: домаќинката ќе земе во скутот немирено (приближно, не гледајќи колку) бело просо и ќе го прасеје сиот двор и ќе ја обиколи целата куќа зборувајќи: *"Кога душмајне ду за̄рно воја просо ки гу суберат, тоги и касмет да ни праземат"* [ТГ,64]; ~ *Пиринуго, јубава дивојко,[ тихо пејиш дилеко се слуше,[ чул те уфчар преко три планини,[ си јуставил трло неградено,[ јуф трло стадо небрујено,[ миѓу стадо ведро пракувано,] пракувано, ведро немирено* [ТГ,56].

**неми́рин** adj 'обично се кажува за некое дете што не мирува, што ги предизвикува другите' ~ *а́к мо–ј, не́к гу–на̄те́пат, зе́р це́л де́н еј неми́рин, ус бо́рна сј–о̄ ба̄рке* [ПК,2(205)].

**не́мите́н*** adj 'простор што не е чист, каде што не "поминала" метла' ~ *тја́нака фати́ – ту́ка една́ ме́тла, удри́, та́мо една́, са чини́ на́ ме́сто мите́ну, на ме́сто не́мите́ну* [V,PM,22]; ~ *кога́ до́јдоха самови́лите, најдо́ха ни́ту мите́ну, ни́ту немите́ну, не можа́ха да га чи́нат ни́шту* [V,PM,22].

**неможи́** f 'исцрпеност, болест – немоќ' ~ *неможи́ ма̄ фати́* [ПД(115)].

**немо́ј** – императивна форма, се среќава и во самостојна употреба со значење: 'престани, не го прави тоа' (~ *ни́м, до́ста би́ше)*, но исто така и заедно со друг глагол на кој му дава одречно, заповедно значење: ~ *"немо́ј се́диш ту́ка на ха́нот, ча ту́ка е ло́шу ме́сту: и́ма дја́воли хајду́ти, да не ти чи́нат не́шту"* [V,PM,20];

~ *му велú: "вúа úдити, ви са мóл'а, да ми докáрати парúте, штó длăгóвати, и зá онова грúжа немóј úмати"* [V,PM,20]; ~ *му вéли: "немóј ти е стрáх, ча нéма нúшту да стрáдаш, л'у кáжи, кóј ги отепá!"* [V,PM,22]; ~ *дéка ти сам видéл јазе тéбика? немóј са чúни безýмен"* [V,PM,8]; во Кајларско е во употреба скратената форма нему: ~ *гу клáва сúтто нăóпко, нóшфите нăóпко – ќи сéе брáшно. Та чýпăта му вéле: "Бáбо, нéму тáка!". – "Е, сфáли–сă дă–ми кáжиш, нé–ми–сă пýле* [ДК, 124]; ~ *"... му–нóсăм двé јáјца – ми–дáва пу–двé лúри". – "Е, му–вéле дéтто, јас ќ–óдăм ќи–му–зăнéсăм". – "Нéму сúнко, вéле, тú. Нé чúне! Тú нă–мóжиш д–óјш. Нé тă–знáе", вéле* [ДК,142]; во Гевгелиско е регистрирано нимо: ~ *бре нивесто црнајока![ нимо јоди рано вонка,[ не са гледе санăр меѓа,] санăр меѓа, црна веѓа* [ТГ,54]; во Еницевардарско, Солунско (и Кукушко) ним ~ *пăрва пýшка пукнáла,] Гóце гу уф–гăрди рăнúла,] в–лéвата стрáна уф–сăрцето.] Дудéк му дýша стујáла,] на–другáре вéле, гувóре:] дружúна, вéрна, згувóрна,] пýшките нúм си–фăрл'ајте,] сáбјите нúм си–кăршéјте* [ПК,2(297)]; ~ *ним плакасте, лăжа е, одејте на селото, ва не верувам да е истина* [МС(В), 80]; и: нем ~ *удрúла змúта нă–пăрвă-та врáта, сă–јăвúла мáјка–ј. Рипнýве мáјкăта до–áпне нă–дéтто. "Нéм, тó–ј мóјоо спăсúтел", вúке змúјчкăта* [ПК,2(262)]; има случаи кога контактот меѓу немој, односно нем и глаголот е нарушен со сврзникот да: ~ *нем дă си кăжал лошо зă Туше, зер очте ќи–ти–ј изваде Киро* [ПК,2(156)]; заповедта може да биде и во "блага" форма ~ *му вéли: "брáтку, кóлку за дрéхите... благодáрим ти, áма зá насáт не мóга да си вăрнам... Јазе ти са мóл'а: немóј хóждаш на врă̂х вăлкóт јáгне!"* [V,PM,21].

**немошна** f 'назив за следниот верски обреден ритуал: по три години од смрта, коските на умрениот се откопуваат од гробот, потоа се мијат со вино, се завиткуваат во бело платно и се носат во костурница, или повторно се закопуваат'; во грчкиот јазик, од каде што е позајмен зборот, значи: молитва што в црква се чита за умрениот [BV,118].

**нẹмутúа** f 'сиромаштија, немаштија' ~ *кá бéгахме гулéма нимутúа бúше* [ПК,2(78)].

**нéмцки** adv 'кога некој што е нем ја соопштува својата мисла со гримаси и сл.' ~ *вó тúшăл у–инă–дăржáва. Тúшăл у–нúку бáба, у–идно дéдо тáму. Сă–стóрăл нéм. Сă–кăжýва нéм сéга. Оде нá бáбăта му–вéле: "Вáка и вáка. Јáс сáкăм рăбóта, му вéле пу–нéмцки"* [ДК,128].

**Нéмцово вăршúло** top. 'називот е изведен од прекарот Немца и земјоделскиот термин вăршило (= место каде што се врши жито, гумно)' [ЈИ,МИ...,164].

**ненавижда*** impf 'покажува нетолеранција, мрази (некого)' ~ *една жена си имала еднă сојă дăштерја и другă завареницă. Нехинăтă си миловала многo, пак завареницăтă ненавиждала, бахтала и ја праштала да паса оловето* [V,PM,286] – уште еден пример за лексички архаизам во југоисточните македонски говори, сп. рус. ненависть 'чувство на силна омраза'.

**ненаносен*** adj 'се кажува за некој што прерано завршил со животот и немал можности да се покаже убаво облечен' ~ *Хрисо, мајчина*

*дăшче,] прил'агаше ли Хрисо,] ăф цăрна земја да лежиш,] ненаходена, ненаносена!* [МНП(Д),42].

**не́нąпрăве́н*** adj 'кога нешто не е приготвено, не е сторено (како што треба)' ~ *и си о́де то́о нă–рăбо́та. Си–гре́де уд–рăбо́та, ста́пу сто́е ту́ка; же́нта си–ле́же; кра́вите у–дво́ру ви́кăт... ру́чук не́нąпрăве́но, во́да не́нăпăлне́то* [ДК,124]

**не́нăпăлне́т*** adj 'ако сад, односно нешто што може да се полни или празни, во моментот е без течност' ~ *и си о́де то́о нă–рăбо́та. Си–гре́де уд–рăбо́та, ста́пу сто́е ту́ка; же́нта си–ле́же; кра́вите у–дво́ру ви́кăт... ру́чук не́нąпрăве́но, во́да не́нăпăлне́то* [ДК,124].

**ненаходен*** adj 'се кажува за некој што прерано завршил со животот, без да има можност да ги доживее животните радости' ~ *Хрисо, мајчина дăшче,] прил'агаше ли Хрисо,] ăф цăрна земја да лежиш,] ненаходена, ненаносена!* [МП(Д),42].

**не́ну́чин*** adj 'тој што не го "совладал градивото" ~ *ка́ ре́кла "ох, ох", изле́гăл "ох" и де́тто гу–јскăра́л. Арно а́ма де́тто не́ну́чино* [ПК,2 (254)].

**нен'а*** f'тетка' (?) ~ *нен'о Ингилино,] френгова невесто] зашчо ме лăжеше,] за Карлова Гинка?] тја си јă оглавена,] за Вăлăова Начо* [МП (Д),157].

**нęоблéчąн** adj 1. 'кога некој е без облека, гол'; 2. 'недотеран, облечен во неубава облека' ~ *Срąди́н Оцą ǫти́шąл нą–сва́дбą, а́мą ǫти́шáл ски́нąт, нęоблéчąн. Си́ти сéдąт, нéгǫ нé гǫ кáнąт* [ЛК,120]; 3. 'војно лице без униформа' ~ *и та́м дује́:, фро́нт нăпрăви́ă ви́ќе, де́ка–ј то: Цумăја́та, укупи́раа сѐ Буга́:рто. И куту–на́с ста́ри, ǫсăмдăсé гуди́шни чуве́ци, не́убле́чни, тăка́–ј ка́рăт нă–фро́нто...*

**неоплетена*** adj 'неисчешлана' ~ *Златина мајка по дори оди] и сăлзи рони. На сн'аха вјали:] – Уој снăхо, снăхо, снăхо Ирино,] мар шчо ми ходиш таквă по дори–] л'у јомијена, неоплетена?* [МНП(Д),70].

**неоружент** adj 'кога некој е облечен обично, недотеран, без украси' ~ *фатили пак да проминат јунаци; тогај промина и калеко неприменент, неоружент; на него метнала најмалката јабалката... И пак повтор проминаха јунаците, и пак на калеко метна јабалката* [V,PM,159].

**неотепа (се)*** pf 'не погине' ~ *тоги тој (се) чинал арслан и зел на бојот да ги даве за шијăтă и сичките ги истепал. Од них никој се неотепал, а па се врнали од бојăт. Като идали наваќе дошли до една чешма* [ШК,(5),441].

**непасен*** adj 'кога животното нема јадено (доволно) трева' ~ *ој јовчари две добри јунаци,] што ви јовци, јовци потимнети,] дали јовци трева непасени,] или јовци вода непојани,] или солче јовци некрмени* [МП(В),27].

**не́пеан** adj 'тој што не е образован, во случајот што не знае да чита' ~ *у–се́лто има́ле и ăдно́ по́п, пă и о́н че́сто пăти мă–ј–но́сил не́јнте књи́ги дă–му–пе́ј пęа́нто дęте. Ти́ја књи́ги по́пут на́јно́го и зęва́л уд–владњкта, а́ма биде́јќи и по́пут бил не́пеан, пă–зăто́ и о́н му–ј–нуси́л нă–де́јто дă–му–пе́ј* [ВЕв(К),292].

**непече́ну** adj 'нешто што било на огин, но останало недоволно печено' ~ *па́к на дру́гиј де́н пора́нчеа, л'а́п да мја́си, да гу пе́чи, ама да е́ ни́ту пече́ну, ни́ту непече́ну* [V,PM,132]; ~ *самови́лите оти́доха, па́к змéјут казă нá нéја: "кáк ки мјáсиш, дá кладéш пóдницата дá са пáли, и да*

*гу покрйеш л'апот от гори ки са печи, от дол ки е непечену!"* [V,PM, 132].

**неписан*** adj 'бел. чист (пр. лист) на којшто нема ништо напишано или нацртано' ~ *мор Бурјанке, бел Бурјанке,] немаш лице като лице,] лице имаш като книга,] варосана, неписана.] Ки продадам дуќанчето,] пак на рăци ќи та кладам* [МП(М),53].

**непојан*** adj 'кога животното се нема напиено вода' ~ *ој јовчари две добри јунаци,] што ви јовци, јовци потимнети,] дали јовци трева непасени,] или јовци вода непојани,] или солче јовци некрмени* [МП(В), 27].

**непознат** adj 'тој што прв пат го гледаме, запознаваме' ~ *ин се моли делија непознат:] Ја подај ми мацирке девојке,] ја подај ми вода да–с напијам,] луда ми је таа пуста којна,] ак се свал'ам, не мож да се качам* [МП(К),140]; ~ *и дétто óооп, му–сă–рăсúпува ќéјфут... И кăди–пóл нóш шó си–имáл нúку пáра – шшшт, на бигáјне. Стăнýва, бéга. Оде у–иднá дăржáва, нéпузнáта úч. Крáлцкăта ќéрка стăнýва нăрáнто – нéмааа. Зéтут гу–нéма* [ДК,128].

**непоморлив*** adj 'нешто што го потпомага здравјето, т.е. што ја спречува смртта' ~ *двја загорцки моми,] л'у за Горăн плачат,]: "Мила наша земја,] наша Руманија,] шчо је л'абородна,] та непоморлива! Пуста голна Земја,] шче је л'абородна,] млого поморлива –] з девет брата дојдах,] без једăн шче с–ида* [МНП (Д).32].

**нẹпрáвилẹн'** adj 'кога нешто не е усогласено со нормите' ~ *му–вúкạ нạ цáрọ тạкá: "Тéрạм ọт–тéби кạ–ќи–дóјди дéдọ–ми дạ–нé–гọ прẹчéкати сạс мýзикạ... прáвọ дạ сẹ ạрẹстýва уф–зáтвор, гọтóвọ. И ќẹ–гọ–сăдите, кáọ нẹпрáвилнọ тạргýвạни"* [ЛК,126].

**непреда** f 'именување на денот среда во играта на зборови: пуниделник – *пусиделник*, торник – *удморник*, среда – *непреда*, читвăрток – *запăрток*, питок – *на пазар удејне*, сăбута – *глава мијајне*, нидел'а – *уф цăрква удејне* [ТГ,9].

**нẹпријáтẹл*** m 'тој што мрази некого и сака да му нанесе зло' ~ *лẹтнáл–си гóрẹ пẹликáнọ. Гó–глéдạ нạ–дéк ќẹ–óди. Нạ–кóјạ кăшта. Нạ–нẹгóвạтạ кăштạ нạпрạвúл сẹдéлọ. Сọс–тóạ тéрạл дạ–кáжи óти ќẹ–гọ–чýва ọт–нẹпријáтẹли* [ЛК,128]; ~ *змúạтạ ми–ги–нóси парúти, вúка, а–чóв'áко ẹ–нẹпријáтẹл. А пẹликáнó úмạ нạпрạвéнó сéдéлó и ми пáзи, нạ–мóјтạ кăштạ úмạ сẹдéлọ, вúкạ, и óн гạ–лẹкувáх* [ЛК,129] – интересна (и сериозна) потврда за нерегуларност во заменскиот систем во говорите во југоисточниот егејски дел: употреба на формата за субјект он, во функција на директен објект, наместо него го (сп.: и óн гạ–лẹкувáх наместо: 'и него го лекувах'); поопширно за ова во граматичкиот дел.

**непразнен*** adj 'во случајот 'непразнена' пушка не значи 'наполнета', бидејќи била *непăлнена*' ~ *деј гиди китка невенова ] на момчета поклонена ] момчетата болни лежат ] пушките им празни стојат ] непăлнени, непразнени* [МП(Д),15]

**непрапијану петле** n 'сосема младо петле што уште не почнало да пее', fig. 'поголемко дете, коешто наскоро ќе биде младич'; сп. загатка: *"Един курдак, две питлијна, две кокошки, едно непрапијано петле и две пул'ки"* (= семејство од: вдовец (*курдак*), два младича (*питлијна*), две жени (*кокошки*), поголемко дете (*непрапијану петле*), две девојки (*пул'ки*) [ТГ,289].

**неприменент** adj 'облечен неубаво,односно неофицијално' ~ *фатили пак да проминат јунаци; тогај промина и калеко неприменент, неоружент; на него метнала најмалката јабалката... И пак повтор проминаха јунаците, и пак на калеко метна јабалката* [V,РМ,159].

**непростен*** adj 'кога некој нема да се поздрави, односно нема да се збогува (да се прости)' ~ *Петар хи вјали, гојвори: – Царице, моја мајчице,] јоставих л'убе венчано,] венчано та непростено* [МП(Д),72].

**не́прăднăн** adj 'тој што не прднал (не испуштил гасови) воопшто' ~ *и ги–зăпи́туве: "Пријáтăл'о, уд–дéк т–éј зéмин то: учумéн?" "Е–ее, цáро, рéкăл, то: учумéн гу–сée сáмо нéпрăднăн чувéк" Тăкá збиру́ве цáро свéто и вујскáта. Тóо пи́тј–о дáл'–еј пăрднáл, дру́ѓут пи́тј–о:, си́те ви́кат: "Е–ее зéр аднóш"* [ПК,2(301)].

**не́пул'убе́н*** **adj** 'се кажува за младич или девојка кои сè уште немале љубовни контакти' ~ *"Мáјко, јáс ќи–у́мрăм, ама намăн, мáјко, јáс ќи–умрăм,] мáјко, јáс ќи–ју́мрăм млáда éм зилéна,] млáда éм зилéна, ама намăн, éм нéпул'убéна* [ДК,157].

**непуслушин*** **adj** 'тој што не ги уважува, не се сообразува со советите што му се укажани' ~ *или ки гу кладă сијменут да гу бијă нă непуслушнјут* [МЕ(Р),90].

**непуткуван** (којн) adj 1. 'коњ на кој му се паднати плочите (од копитата)'; 2. fig. 'нешто неприготвено' ~ *сус гладин и непуткуван којн и сус праварзана кола* (ако е нешто скршено па не е поправено, туку приврзано) *не са праве арабаџилăк и кираџилăк* [ТГ,419] – поговорката се употребува во различни ситуации за работи што не се добро приготвени, средени.

**непăлнен*** adj 'празен, кога не содржи ништо' (во случајот пушка без куршуми) ~ *деј гиди китка невенова ] на момчета поклонена ] момчетата болни лежат ] пушките им празни стојат ] непăлнени, непразнени* [МП(Д),15]

**нéпцă*** n 'горниот (сводест) дел во усната празнина' ~ *нéпцăто мă–бóле* [ПК(Гăр)].

**нéразбрáн** adj 'тој што не е разумен, што не сака да го прифати она што му се зборува' ~ *и óн а ричé на ни́х: "а нéразбрáни, да тéшки уф сăрцито, требу́ва да веру́вате"* [MV,K,253] – во контекстот имаме проширена употреба на кратката форма за директен објект од 'таа' (ја односно а) како замена на кратката форма за индиректен објект од 'тие' (м. 'им'): óн а ричé на ни́х; ~ *ки а рéчам на ду́ша ми: ду́шо, и́маш нóгу добри́ни... чи́ни си раáт, јáди, пи́и, и рáдуј–с. Па му ричé на нéгу Гóспот: Нéразбрáн, вá нóќ ти сáкат ду́шата у–тéби* [MV,K,277] – и во овој текст имаме употреба на кратка зам. форма за прав предмет, во функција на неправ: ки а рéчам на ду́ша ми (м.: ки ѝ рéчам ...).

**неразгăрлен** adj 'тој што ја има облеката закопчана до горе'; сп. неразгăрлена кошула (= кошула на која јаката не ѝ е расечена, туку платното напред е цело – станува збор за начин на облекување во Гевгелиско пред стотина години) [ТГ,109].

**неранџа** f, bot., Citrus aurantium 'јужно, медитеранско овошје – портокал' [V,РМ,375]; и: ниранза ~ *наздравицă ти Калино,] јот твоја здрави на моја] – Стојане мори Стојане] не ти приемам здравето,] дур не роди врбата грозде,] и жăлта дун'а ниранза* [МП(Д),20]; сп. нара́нѕа.

**нéрван** adj 'се кажува за некој што

[MS,t,39]; изр.: ни́ уф-те́лци, ни́ уф-гуве́да (= се однесува за човек на кого на некој начин му е прекината кариерата, пр. не успеал да го оформи образованието, исто така се кажува и за свршена девојка која не се омажила – од различни причини) ~ *ја́ кумши́что, шо́–ј ду–на́ска, зе́ а–устави́ ӑрма́сницта, сја́а мо́мта ни́ уф–те́лци, ни́ уф–гуве́да–ј. Ни́ ф–мо́мте мо́ма–ј, ни́ уф–же́нте же́на–ј* [ПК,2(182)]; ни-крӑк ни-мрӑк (= беше изненаден, не кажа ниту збор) [ПК,2(182)]; ни́-аи́р, ни́-абе́р (немме) (= се кажува кога многу време не сме известени за нешто што нѐ интересира, што ни е важно) ~ *уд–мо́ј Го́ле а́ј–го то́лко гуди́ни не́ма ни́–аи́р, ни́–абе́р, ка̣ква́–ј мо́јта ду́ша зна́јте–ли?* [ПК,2(182)]; ни́-а̣пна́ло, ни-сӑркна́ло (= се кажува за некое дете што е многу слабо) ~ *то́о ва́што ну́че ни́–а̣пна́ло, ни́–сӑркна́ло, сла́бо ипте́н* [ПК,2(182)]; ни́-рӑбо́та, ни́-путо́па (= се кажува кога некој е крајно неактивен) ~ *ва́адӑн це́л–де́н а́нџак маабе́те, уд–ме́н нима́ ни́–рӑбо́та, ни–путо́па* [ПК,2(182)].

**ни-ниту** conj (за негирање), в. ниту…ниту ~ *и сто́риха мухабе́т но́с д'е́н', ала́ ни ж'ина́та му казу́ва … ч'а кш'е́нудо́хину и–ӗ мӑнч' ни́ту кш'е́нудо́хину му вили́ … ч'а̣ на́с ми–ӗ ж'е́на* [MS,t,12].

**нин'ука** f 1. 'нос'; 2. 'муцка (кај свињата)' [MS,s,76].

**нипрӑтка** f, zool. 'вид змија' ~ *ша́рина зми́ја, мло́гу фармака́та* [MS,s,76].

**нипӑнен*** adj 'кога сликата при везењето е исцртана, но не е исполнета со конци, т.е. кога е празна' ~ *мумине ми болни лежјахӑ,] гергефине пусти стојаха,] л'у писӑни, нипӑнени,] на момчитӑ не пуклоненӑ* [МП(Д),15].

**ниранзија** adj 'нешто што има боја портокалова' ~ *та ми иди ф Сјар на пазар,] та си купи баш коприна,] баш коприна гевезјана,] от жӑлтата ниранзија,] та си иди ф тјахно село* [МНП(Д),15].

**ниринде́** n 'метална направа со дупки, служи за рендење плодови, пр. дуњи кога се вари слатко' [ПК,2(78)].

**нируја*** f 'извор со вода', грцизам (според Ст. Романски): ~ *тогај си вӑрна големојут ѓавол, му вели на сите ѓаволи: сега да знајат они да дојдат от тука, от нирујата да земат малко вода, да го умујат, царскиј син оздравјава* [V,PM,167]; кај Малецки: нири́ја 'бразда' [MS,s,76].

**ниси(ј)а** f 1.'месност' ~ *напкун на то, дека сакаха да ми закол'ат, него велеха Трајкова нисиа* [МС(В),73]; ~ *стоих у нисијата, там кӑшла имах; таму имаше една кумпанија Арнаути, што крадиха* [МС(В),80]; 2. 'насип, остров' ~ *усред ѓол'от имаше една нисија, та нисија орман беше и овците зимаха над нисијата* [МС(В),81]; кај Малецки ниш'и́ 'остров во морето' (со исто значење: ада́) [MS,s,76].

**ни́ска** adj, m (и: f) 'нешто што има мала висина' ~ *ни́ска ч'ув'ӑ́к* [MS,s,76] – ваквите примери му дале повод на Ј. Иванов да заклучи дека во Солунско има случаи во кои се вокализирал крајниот ер – се работи за превид што се случил поради некомплетната информираност за дијалектната ситуација во регионот; веќе рековме дека случајот претставува една од последиците што настанале во врска со нерегуларноста на категоријата род во Долновардарско; ~ *"Ќи–т–стӑкнум гӑзо с–а́јн ко́л и ќи–пи́јш, пи́јш во́да уд–ре́кта; та́а кӑшта–ј ни́ска… ќи–сӑ–ка́чме го́ре, ќо–утӑкниме ко́ло в–о́гно… то́ги*

*ни́ă ќи–флéзме и ќи–зéмме нéшто зă–јáдне"* [ПК,2(247)]; ~ *пи́тиш кăштте кăкви́ бúа? Еми јá, ни́ски кăшти, нé тăкви́ висóки куту сјáа шо и́мме прáвини кăшти. Ни́ски кăшти тăкá, нéкуј мáлко пуди́гнини* [ПК,2(227)]; ~ *зéла сирéнџе и прéшлито шу–придéла и тúшла тáму гóре, у–сéлуто, дéуто дéка жи́вăл. Кýјќите тугáј бéа ни́ски. Сă–кăчи́ла нă–бáџăта гóре* [ДК,146]; сепак во употреба е и формата за м. род: нисук ~ *Постол се наогја на иден рид шо јаваш–јаваш се чина по нисук ут кăда–ј селто* [МЕ(Р),70]; ~ *кичýк му–ви́киме ни́ă, ни́сук, мăлéчок. Имише уф–Грăмáдна éјн кичýк, уф–Цумáата умрé сирáко; ни́сук чувéк, и óн рăбóте, áма нéма бóј* [ПК,2(241)].

**ни́ско** adv 1.'близу до земјата' ~ *тај трéва зă бúшките, ни́ско рáсте, пу–зéмăта–ј то·, жăлти ки́ткички си́тни цăфте* (станува збор за тревата тушница) [ПД(123)]; 2. – во текстот што следува прилогот ниско се однесува на начинот на жниење, сечење на житните класја, конкретно: стебленцето во поголем дел да оди со класот, а само малу да остане со коренот' ~ *зајди, зајди јасно слăнце,] да ме мене куртолисаш,] јот тримина драгомјана,] једин рука: "Бăрже жени!"] други рука: "Ниско жени!"] трети рука: "Немој класи!"* [МП(Д),32]; 3. 'долу' ~ *бричи са бричи бре млади зетјо!] кога ќе идеш на момина двори,] ниско да гледаш, бисер да нижеш* [МП(Д),49].

**ни́ско мéсто*** n 'поле' ~ пăлăми́да 'диво едногодишно растение, *бóцкăт ли́стăта мáлце нă врăо, гă и́ма уф ни́ските мéста'* [ПД(122)].

**ни́ското̣** n, поим. придавка 'долина, поле' (в. ни́ско мéсто) ~ *ајдýци, а̣ра̣ми́и. Пл'áчка̣т. И ви́ка̣, на̣ýча̣л óти ќи–сли́за̣т, ти́а̣–са̣ на̣–висóкото̣, а сли́за̣т ни́ско̣то̣, ни́а̣ ви́ка̣ми дирé. Твá–е̣ тýрски збóр* [ЛК,117] – објаснувањето за називот ни́ско̣то̣ со турцизмот дирé не е соодветно.

**нит** conj в. ниту ~ *мар Вел'о, мар лоша жено,] пило ли је магарето уода?] – Нит је пило, нито је видјало* [МП(Д),65]; ~ *глáс ми–сă–чýе,] гóре уф–планинáта.] Дáли кафáл сви́ре,] и́л' мóма пée? Ни́т–кафáл сви́ре,] ни́т мóма пéе,] Тýрци ја мáчат] ýбува Јáна* [ПК,2(297)].

**ни́ти*** pl. 1. 'нишки, конци'; 2. 'прибор од направата разбој, што ги влече нишките од основата нагоре и надолу и така ги заплетува во јатокот; в. нишăлки' ~ *с'ắ и́ш'тими да гу уд'ắними плáтнуту, з'éвами ни́титу и гри́бин'ó* [MS,t,7].

**ниту-ниту** (и: нито-нито, нити-нити) 1. conj ~ *васа нóшт на мрачи́ло да сá: ни́ту тóј да га ви́ди, ни́ту женáта нéгу* [V,PM,11]; ~ *му вéли: "óх мăжу, хáрно си земáл ри́бата и ми вéлиш да гóтва мăра, а дрýгата да га нáсол'а, ами кату нéмами ни́ти сóл, ни́ту пипéр, ни́ту шарлагáн?"* [V,PM,17]; ~ *и фаф сарáе фнéтре така си́ свéтешја и дан'á и ноштјá и ни́што ни липсовáшја фáф сарáе ни́то óт едéне, ни́ту от пи́ане, ни́ту от дрéхи за нóсене* [V,PM,259]; ~ *млóгу сă уплáш'и, даш'ó рáнуту б'ăш'и панаги́р : ни́ту пóп, ни́ту дјáк ... ш'и́ч'ка умр'ăнта иднá кýпа* [MS,t,70]; 2. part 'зедно со партикулата не (ни) ја засилува негацијата, дури' ~ *"и ш'то прáви там нáс мóма?" – ја пи́та бáбата; "мумáта тáм јад'é, пи́ј сăс измиќáркит'а̣, ни мóж'и да пóј пуиди́н ни́ту пи́лă билé"* [MS,t,21].

**ни́ќах*** m'брак, брачен договор со кој сопругот, при склучувањето на бра-

кот, се обврзува дека во случај на развод на невестата ќе ѝ исплати извесен паричен износ' (?)~ *утринтá ошти по зор'ата да га остáви пáк женáта сáма. Когá ки осýмна, тогáс вúкат пăрвиј мăж, пак никáх га чúнат* [V,PM,10]; ~ *пáк мажó и сáкаши да га зéми, зашто нејната гиздавúна не можи да си искáжи, áма тýрскиј зáкон такá кату не дáва, зашто тýрците, когá остáват жéните си, им дáват никáхот сетни пак да си зал'ýбат* [V,PM,10]; ~ *нúту тóј да га вúди, нúту женáта нéгу, та утринтá óшти на зорјата да га остáви пáк женáта сáма. Когá ки осýмна, тогáс вúкат пăрвиј мăж, пáк никáх га чúнат* [V,PM,11].

**ниути...ниути** conj (за негирање) в. ниту-ниту ~ *ниути кон'а, Недо, јодварзана, бре севдо,] ниути кон'а јодврзана,] ниути вода, Недо. напујена, бре севдо,] ниути вода напојена,] ниути зобе, Недо, назобана, бре севдо,] ниути зобе назобана* [МП(М),41].

**нифеланѓá*** f 'завист, злоба' ~ *кугá ја вúд'ạ мáјка–и ут инáт'у и ут нифеланѓáта–и пýкна* [MS,t,64]; сп. нефелан.

**нифелну** adv 'злобно' ~ *кога ма Демире миловаше,] мен'а ми пăк л'ак падаша,] от де са вăрниш повăрниш,] и да ни ти је зготвено,] хич ми на криу погледна,] хич ми нифелну ни рече* [МП(Д),41]; сп. нафал, нефелан.

**нúфка*** f (dem.) 'мала нива, нивче' ~ *си кýп'ạх инó магáрч'ạ, си кáрахми дрăвýш'ки, си ги рáбут'ăхми и нúфкит'ạ* [MS,t,1].

**нифора** f 'христијански религиозен термин: залче од осветен леб, што се дава при причесна на верниците' (во др. говори: нафора) ~ *срце ме тргнало на цркве да одам,] на цркве да одам свеќа да запал'ам,] крстот да си крстам, комка да си зевам,] нифора да зевам со теб да се земам,] со теб да се земам кајурка да бидам* [МП(В),57].

**них** pron 1.'долга форма за директен објект и општа форма од зам. они (тие)' ~ *кој дилејне, кој мăжејне керки, му ј рăздроби сăти селă мигју них и Постул* [МЕ(Р),85]; и: ниф ~ *и–óн зẹл, прéд дạ–ни–кáжи óти–сạ брáт'ạ, зéл чáшạ злáтнạ, и–пạрúти и–чáшạтạ злáтнạ гạ–стáил уф–чувáлọ. И тúạ, квá си–тăргнạли, си–óдạт сẹгá и–óдмạ прáштạ пọ–нúф пọлúциạ* [ЛК,113]; 2. 'себе' ~ *сенту гу косиа зă них* [МЕ(Р),90].

**нихка** pron в. них 1. ~ *куга дошла момата крај царув, гледе безброј л'уде излезени да го пречекат. Кату наближила крај нихка, накарала сел'ането да ги испушчат заецето пред л'удето. Они, кату видели заецето, са спушчили да ги уловат* [ШК,(5),424]; ~ *и така утишли; адната за вода, а другата за дрва. Адната налела вода, а другата набрала дрва и се врнали ув нихка* [ШК,(5),431]; ~ *да пушчúхме до труúца,] в дóбро сéло Бориславá,] лéб да сáкат, лéб да прóсат.] Нéл' ги нúхка препознáли,] познáле ги, фатúле ги,] едúнот на кóл удрúле* [ШК,СбНУ(1),116].

**Нихтéпка** (и: Мехтéпка) top. 'име на чешма во Горна Махала, с. Височен (Драмско)'. Топонимискиот назив е изведен од тур. mektep 'училиште' + суф. -ка [ЛИ,МИ...,164].

**нихто** pron 'никој' ~ *остана камухата неткаена на старолакот: нихто н'ахто не знаиши да влези на старолакот, да ја ткаи, момата кату са ужени за царското дете* [V,PM,42].

**нич'ѝ*** impf 'кога нешто живо, пр. растение, или заб, ја пробива преградата што го покрива и се

јавува надвор' (во истата регија – Солунско и: ни́кнува) [MS,s,76].

**ни́чкум** adv 1. 'клекнат, со лицето кон земјата' ~ *е́ту и гла́с ут о́блак испадна́, шо вел'а́л: Во́а и мо́јо си́н милосли́ф, на не́гу и пуве́лата; на не́гу да слу́шити. Ка слуша́ле учени́цити, падна́а ни́чкум, и му падна́ стра́х мо́шни* [MV,K,327]; и: ничку ~ *ти́шăл ину–де́до дă–бе́ре пăрчки, дă–пле́те кушо́ј, ко́га ă–пу́ле – инá–чу́па ни́чку си–пла́че. Му–ве́ле: "Шо́, чу́по, пла́чиш ту́ка?" – "Мă-шче́а–ми ми–изва́ди о́чите", му–ве́ле* [ДК,120]; 2. 'сад поставен со дното на горе' – сп. игра: ќе седнат сите момци и девојки во круг и редум ќе фрлаат у вис еден филџан, настојувајќи да застане правилно со дното долу за што се добива десет поени, ако застане ничкум – обратно, со дното на горе играчот добива само еден поен, ако пак застане на бок не добива ништо [ТГ,325]; – со корито ловат птици зимно време, кога земјата е покриена со снег. Коритото се поставува ничкум на земјата, и со стап ќе се потпре како да се прави заклон. На долниот крај на стапот се врзува парче конот што се повлекува кога ќе дојде птица за да падне коритото и да ја покрие птицата [ТГ,390]; ~ *о́на о́де, ја́де ме́т. Ту́а вуло́јте нă–мо́жăт дă–сă–се́тăт. Ајде, а́јде – се́ки де́н та́ка, ину–де́н гу–сфăрши́ла ќу́пут, гу–прикутна́ла ни́чку* [ДК,139].

**ни́ша (сă)*** impf 'се клати со умерени движења' ~ *Арну–ма, прет да–фта́с-мă ни́е у–се́лту, узго́ра, зна́чи, врăс–се́лту и́ммă кури́ја, врăс–кури́јта гле́дмă: узго́ра, на–идна ту́мба печис–гла́ви са–ни́шăт. а ве́лимă, се́га на–фати́ја, а ни́е и–но́смă то́–мати-ријáлут* [БМ,191].

**нишадор** m 'хемиска сол, амонијаков хлорид, се употребува во народната медицина' – ако настине добитокот се зема нишадор, ќе се истолчи ситно како брашно и ќе се стави во носот на добитокот, исто така може да се измеша со ракија и да се истури во ушите (на дубитокот) [ТГ,381].

**ниш'а́н'*** m 1. 'предмет – остаток од нешто' ~ *неколко трага кату во шо гу има пăтувачут прид очите су неговото... исчувана има "Пел" и други дробни и едри нишајна* [МЕ (Р),69]; ~ *Де́брец у–то́ вре́ме има́ло по́јќе ут–чти́ри ступи́ни ку́јќи, ... Во́јден и́ма ниша́ни де́ка се́лто би́ло у–по́ле, та́ка шу–и́ма не́шта шо́ сă–ви́кăт* Ши́шива Че́шма,... Тăргу-ви́шче, *бизбе́ли та́му сă–прăве́ло ни́-куј па́зăр* [ДК,153-154]; 2. 'материјален доказ' ~ *мо́ш' да клад'е́ш' ниш'а́н'ă, на зим'а́та пе́п'ăл за настил'е́ш'; и на ска́лата парма́ку катра́н за гу нама́ж'иш'* [MS,t,22]; ~ *кога на Георѓовден да ми ги чини тислим – 90 овци кусо. Нишане нема, он хак сака!* [МС(В),84]; – девојките исто така, по вечерата, кога ќе појдат на спиење, земаат една тепсија во неа ставаат пепел, и внимателно ја оставаат тепсијата зад вратата, за да преноќи. Кога утредента ќе станат тие одат да видат дали има некаков нишан (знак) на пепелот и како изгледа [ТГ,44]; ~ *нилти писмо тој испраќа,] нилти него па го има...] мор невесто ти јубава,] дали имаш нишан нешто?] – Абре лудо, ти бре младо,] десна рака прстен има.] – Мор невесто ти бре младо,] такси, такси што ќе таксиш,] да ти кажам твојто момче* [МП(В),165]; ~ *тој сă узовал и рекал: "ела да ми отвориш, зашто мăжо ти ма прати да преспим тăзи нăшт тука у вас, та, ако не вјаруваш, ето и сахато си даде за нишјан, чи тој ма је пратил"*

[V,PM,280]; – во глаголската форма сă узовал се крие стсл. гл. **зъвати**; 3. 'специфичност, особина' ~ *"е, ако не ми лăжиш, извади белите цицки." И ва тăгл'а петлицата и сă разгăрди и му кажа нишаните* [МС(В),98]; ~ *овчаро в сăндăко през сăрцето гледал и видел, чи на корема има нишан маслинкă* [V,PM, 281] – печатарот згрешил па место 'през сăрчето' (т.е. преку стаклото) напишал: *през сăрцето*. Од контекстот сакаме да ја одбележиме и употребата на синтагма во која именка се јавува како атрибутска определба на др. именка нишан маслинкă – образец позајмен од турскиот јазик. Ваквата комбинација е позната и во др. говори, но овде е посилно изразена; за ова в. во граматичкит дел; 4. 'остаток од повреда, белег' ~ *кутú мла́ди си-л'а̣гна́ле, зе́ла та́· да̣–с субле́че. Он ú рăче́л: "Ти и́миш ниша́н, уддéка тé–ј?"* [ПД(152)]; ~ *и óн му рече́: "акý нé ви́дам на рăците му ниша́ните ут карфи́ите, и акý не кла́дам прăстут ми на ниша́ните, и акý не кла́дам рăката ми на рéбруто му, не–ќ поверýвам"* [BEв (К),308]; ~ *– јам да го видиш, ичја лă го познаиш?] – Ој аго, аго, бре мили, таго,] л'у да го видја, и ште го познам:] ја тој имаша гол'ам нишан,] ја на главата, ја на сранăта* [МП(Д),82]; 5. 'порака, знак за нешто' – кога на небото ќе се појави ѕвезда со опашка, народот верува: тоа е божји знак, нишан дека ќе има кавга (= војна) и дека некој цар ќе погине (од истата регија уште едно верување: ако низ небото прелета ѕвезда, народот мисли дека тоа е знак оти некој грешник сакал да се уфрли во гумното, во кругот на праведните) [ТГ,433]; 6. 'цел кон која се нишани, стрела' [BK,118]; 7. 'простор, односно бразда која ги разделува нивите – меѓа' [ЛК,95]; – од други јужни говори, од земјоделската терминологија, називот нишан ми е познат со значењето 'меѓник', т.е. камен што стои на крајот и ја обележува меѓата; 8. 'подароци што на свршувачката ги разменуваат меѓу себе родителите на младите' — кога ќе дојде стројникот ќе донесе голема шарвета (крпа за врзување на косата) и едно мало бело марамче што се носи в џеб, еден каврак и една китка сус цало (= стара сребрена пара). Сето тоа го подава на таткото од девојката, а во замена добива една пачета, еден пар чорапи, една риза (= крпа за бришење, пешкир) и китка сус цало. Тоа е првиот нишан, знак дека девојката е свршена, ветена. Потоа уговараат кога ќе менуваат малечук нишан (= размена на прстени), односно гулем нишан (размена на бохчалăк = подароци) [ТГ,152]; ~ *ах, оди, види, питај, мила мамо, дали ќи м–ја дадат,] ако ми ја дадат, мила мамо, бргу, ле, да си дојдиш,] бргу да си дојдиш, мила мамо, нишан да донесиш* [МП (М),161]; ~ *учино мила сричина,] нито ма братја бедјаха,] нито ме мајка корјаша,] л'у си ма татко главјаша,] за Зил'амувото козарче!] – Кал'у л'у мари, Калино,] колку ти нишан дадоха* [МП(Д),109]; ~ *дујдé стрóјникут. "Ва́шта мóма са̣ арисá, до̣јдéме да на̣ а да́јте да а арма́сме". "Ди́л'ми ви́а стă на̣ арисáле, и ни́а̣ арисáме". И му ка̣жá, оти ќа· да́дме, и уф нидéл'та ниша́н мини́ме* [ИГ,113]; сп. уште: има мăлéчук и гулéм ниша́н: ~ *ни́а̣ ќи им да́дме ца́ло (срéбăрна па́ра), алтăнче, зама́нска па́ра, и цвéќе и ќи́тќичка (кăрăмфи́л'че), вăрза́ни ус цăрвéн кóниц, сус вăрáќ, бухчăлăк:*

*кушу́л'а, га́шти, ру́за, чивре́ (пăче́та), чура́пе, вăркузу́н. Мăле́чќут ниша́н уф ниде́л'чин де́н. Ду́ри нą гуди́на и пулви́на гуле́м ниша́н мини́ме* [ИГ,113]; 9. 'чудо, необичен настан' ~ *до́јде през нăш при Јису́са та му ре́че: дида́скале, ни́е зна́еме, о́ти ти́ си доше́л от Бо́га дида́скал, о́ти те́зи ниш'а́не, шту пра́виш ти́, ни́кој не мо́же да ги сто́ри* [ВД(Тр), 327]; 10. 'нешто што има забележливи недостатоци и се третира како предзнак за несреќа' ~ *али́с ниша́н е́ј то́о де́тто, дур зą-гри́ота*; ~ *кога кукошка снесе нишан* (мало јајце), *некуј ки умре* (за да не се случи тоа народот верува дека таквото јајце треба да се скрши, да се замеша со брашно и да ѝ се даде на истата кокошка да го изеде) [ТГ,248] – во контекстот имаме употреба на свршен глагол во сегашно време: кога кукошка снесе нишан (м. ќе снесе), што не е обично за литературниот исказ, за ова в. во граматичкиот дел; 11. изр.: нă-ниша́н гу дăрже 'внимава на однесувањето на некого' ~ *ни́м сă-бо́ј, а́ска гу-дăржум нă-ниша́н, нă-мо́ж дă-ми-избе́ге* [ПК,2(185)].

**Нишајне** pl 'име на соѕвездие' – кирациите и арабаџиите уште навечер се договараат кога ќе тргнат: *сабајлин, укулу зори, зора ка ќи удре,* Нишајне *кога ки зајдат или кога ќи угрејат* (тоа се 6 ѕвезди, по 3 во ред, едниот ред на другиот се поставени вертикално; се јавуваат и заоѓаат заедно со ѕвездата Зорница, имено зиме изгреваат некаде околу 21 часот), сп.: Нишајне *беја три устена горе*! [ТГ,12]; ~ *вaja застра станаме уште ка фатија првни петли да пејат. Станаме рано,* Нишајнто *беа там горе!* [ТГ,17]; освен Нишајнто временски ориентири им се и другите ѕвезди, сп.: *кога ќи угреје или зајде* Квачка (една голема ѕвезда со многу ситни ѕвезди околу неа, зиме изгрева навечер а зајдува наутро), односно *кога ки угреје* Саба Јăлдизи (Деница) и сл.

**ниш'а́нин** m в. нишан 3. ~ *"ди́лму и́ш'тиш' да сă науч'и́ш' и јас за ти ка́жа!" ца́снува куш'у́л'ата на го́р'ą, му ука́зува ниш'а́нин* [MS,t,15].

**нишанли*** adj 1. 'надарен, тој што има некоја позитивна посебност' ~ *та си ја либеше тамам осем години, и родила шеесет сина, фрет тие били нишанлии, златни криле имали на ногите си* [V,PM,265]; и: нишанлија ~ *родило се малко дете,] малко дете нишанлија,] нишанлија дарови-то.] На челото јасна ѕвезда* [МП(Д), 68]; 2. 'тој што има некаков знак' [BV,119]; ~ *се сетило едно ѓаче:] Да-н сте рода, род роднина,] род роднина брат и сестра.] Продумала бела Јана:] Јас си имах едно братче,] но си беше нишанлија* [МП(К),59].

**ниш'иш'те́** n 'скроб' ~ *за ина́ тапс'а́ баклава́ ... идна́ ука́ ме́т, ука́ и пулуви́на бра́ш'ну и сто́ дра́ма ниш'иш'те́* [MS,t,8].

**ниш'и́*** n 'остров, насип' ~ *"ди́рму н'е́мами о́да, да зл'а́зими на ниш'и́ту да е́змими о́да"* [MS,t,84]; в. нисија.

**ни́шка** f 'конец од развлечена волна, или памук, кога се преде' ~ *ка́ сă-преде́ли? Е, фу́ркăта те́-ј тук-тăка́ зăбо́дна, нă-по́јсо и ќи-мăкниш ни́шкăта, ту́к ќи-вăртиш тăка́ и ќа-зă-ви́јш ни́шката...*

**ниш'т'е́** impf 1. в. нефте ~ *му вили́ "ха́ди, ха́ди, баш'лади́сај му гу каба́т'у, ниш'та́м ни да ми гу зва́ди, ни да му гу зва́ја!"* [MS,t,57]; ~ *и гу пи́та: "уд'е́-ти то́с л'а́к, как гу дука́ра?" То́ј и́ш'ти да скри́ј; гикте́р мукте́р ниш'т'е́ да ка́ж'и* [MS,t,37];

~ *тој му ка́зува: "хи́ч' ниш'та́м ш'то́гуди дру́гу, да м'ạ уста́јити да сă пука́цам го́р'ạ ... и да сă пумо́л'а на Го́спут'"* [MS,t,23]; ~ *ма́јка–му ко́лку гу ка́ни: "ја́ш' ма́јч'ин ма́нц'а!" "ниш'та́м, ма́ли, ми сă ни ид'е́ ма́нц'а"* [MS,t,31] – во контекстот имаме пример за нерегуларен, поинаков редослед, имено со негацијата е прекината врската меѓу глаголот и кратката зам. форма: ми сă ни ид'é; и: ништă ~ *а пак тре́тиа на́псо́вал на ца́рја ма́јката и рекăл: "Го́спот да ми даде́, а то ца́рјови́те пари́ ништă". И на но́зикана чјас сла́хал са та замино́ваше о(т)та́м ца́рја... и ги дочу́л што вре́вили* [V,PM,253]; ~ *таму вечерот кату си не збуни сос неа, утрината нивјастата пак на мајка и́ вели: "мале, мила мајко јазе се утрувам, тос ч'увек за мăнж го ништа!"* [V,PM,186]; 2. неште 'нема (да)' ~ *тиа свирки кога ки фати да свириш, што нешто има по земјата, или земја, или камин или добитук или човек, и сичка ке да играт и, дур не папсаш свиринето, неште си запрат* [V,PM,230].

**Нѝштек** top. 'ниви и параклис до с. Волак (Драмско)'; од исчезнатиот назив ништ 'слаб, сиромав' (во случајот за почва), сп. рус. нищий, ср. (и хр.) ништ 'беден', стсл. нищь + суф. -ек [ЈИ,МИ...,165]

**ништер** m 'остар нож со кој се служат лекарите – хирурзи' ~ *и хекимџиата дошел. Тогај царјут му дава негов ништер на хекимџиата, за да му везми крăв. И хекимџиата, тамо на страната кату си вал'аши нос лиен, го зема, в него да течи крăвта* [V,PM,168]; кај Малецки: ниш'т'е́р ~ *но́ш' мло́гу нато́ч'ин, ху́бав'ạ ш'ту сич'е́* [MS,s,76]; од Кукушко (кај Пеев): 'ноже со дрвена рачка што се затвора, (со́јка)' [ПК,2(78)].

**ништичко** pron, n (dem.) 'сосем ништо – никаква работа' ~ *Турчета млади бегчета,] пуснете ми рăцете,] да си достигна Бојана,] нишичко н'ама да и направја,] бузите шă и одрпам,] като крсата јабăлка* [МП(Д),119]; ~ *си устана́ чуве́ко кут ри́ăпта нă–писо́ко, биз ни́штичко* [ПК,2(172)]; ~ *шо́ и́мше нă–ба́хчạта се́ он прăмăкна́, нă се́стрите ни́штичко не́ дăде́* [ПК,2(193)].

**нѝшт'у** (и: ни́што) pron 1. 'она што го нема, што не постои, односно што не се случило' ~ *вили́ д'ăдуту: "како́ ч'у́до ста́на ту́с ?!" нив'ăстата му вили́: "н'е́ма ни́ш'ту!"* [MS,t,80]; ~ *"ни́ш'ту ни сто́рих, хри́пнах у тран'е́ту"* [MS,t,75]; ~ *фатиха тил'ал да вика: "... чујте, сел'ани, от царјут има повелиа, на тој сиромах никој ништу да не чини лошу, ниту една кокош да му не си загуби!"* [V,PM,33]; ~ *и фаф сара́е фне́тре така си́ све́тешја и дан'а́ и ноштја́ и ни́што ни липсова́шја фа́ф сара́е ни́то о́т еде́не, ни́ту от пи́ане, ни́ту от дре́хи за но́сене* [V,PM,259]; во употреба е и скратената форма ниш ~ *и́де гуди́нта, и́де си–до́ма. Ама с–нучи́л музика́н, пăрва́к. Гу–пи́те та́ткуто: "Ка́к бе си́но, шо́ нăпрăви́?" "Ни́ш – ви́ке, та́те, о́ште адна́ гуди́на, ве́ле, ќ–о́дум, о́ште сто́ ли́ри па́ри ќи–да́јш* [ПК,2(270)]; ~ *о́ни па́к сă–та́м, а он умре́ мăче́јќи пу–за́тврре. А пă ни́ш не́ пра́вше, ко́ј–зна́ шо́ гу–зăмрăзи́а* [ПК,2(324)]; 2. 'она што постои како неопределено нешто (предмет односно појава)' ~ *тогас му вели: "е, што сакаш сега мижде да ти дам?" Лудојут кату са повратја тамо, да види ништу да проси, му промина през окото една свиркичка* [V,PM,230]; ~ *да ка́жи*

*на ма́јка и́ така́: "ми́ла ма́јку, са́кам ни́шту да ти ка́жа, ама ми е стра́х от мӑ́жа ми, ча ми порӑ́чи на дру́г да не ка́жа"* [V,PM,23]; ~ *и кога ки ти дојди некоја газа на главата ти, да го туриш перото на вогино, и ниа на тебика можими да ти помогними ништу* [V,PM.96]; ~ *и на чеса́ до́јде ме́чката и е фа́ти да е дере́ сас не́хтете, пак ба́бата е ба́рашја ме́чката и хи́ си ми́слеше, чи е јонак... Ме́чката е еде́шја, па́к тја мисле́ше, чи ни́шту хи пра́ви кату мӑ́ш* [V,PM,264].

**нишче́лки*** pl.tt. в. нишӑлки ~ *зӑтка́лӑниве́стӑтӑ, ка́ ӑ нӑучи́л де́уто и сӑ–чу́де, ко́лку ле́сну и спо́рно сӑ–ткае плӑтнуту! Зӑигра́лӑ су-фа́л'кӑтӑ у–рӑ́цту нӑ–мла́дӑтӑ же́-нӑ, и нишче́лките зӑпија́ле кӑту кукошкӑ, ко́гӑ куткудја́кӑ* [ДВ,19].

**нишӑлки** pl.tt. 'дел од направата разбој, со кој жените ткајат (т.е. изработуваат платна), тие (нишӑлките) ги повлекуват нишките на горе и на долу и така се вплеткуваат со јатокот, *о́ни сӑ–нӑпра́вни ут–прӑсу́кно пре́дно шо́–ј зӑка́чно нӑ–две́ тӑ́рски; низ ни́х пуми́нуве усно́вӑта'* [ПК,2(78)]; в.: нишчелки [ПД(130)].

**но** conj 'ја воведува втората мисла којашто се противстатвува на првата – ама' ~ *му вели: "еј, авциоли... направих удаја, каква сакаши душата ми, но сега сакам от тебика и ламината керка"* [V,PM,43]; ~ *јазе и́мам у́м, но пари не́мам, зато́ва хо́д'а ту́ка кату барли́в* [V,PM,13]; ~ *кинисах сос гимиа... но на гими́ата на́јдох едни́ побра́тими двамина, са чини́хми орта́ци ... ќарот да гу де́лими бра́тску* [V,PM,8] – редакторот во фуснота наведува дека братску е добиено од братско, со редукција, но прашањето е друго: зошто: *да гу де́лими* бра́тску, или братско (се́ едно), а не братски!?.

**нов*** adj 1. 'нешто направено неодамна, opp. на стар' ~ *фатил от селу на селу да проси и просејке–просејке отиде на вилеетут. И кога гледа, кӑштата му нова новичка* [V,PM,87]; ~ *една застра стана Сраулица млада и засука скути и рӑкави, зема две нови стомни и кинисa да оди за Дунав на вода* [MC(B),96]; ~ *афу́ сӑ уму́ д'ӑ́т'ӓнту ху́бајӓ и сӑ при́м'ӓни сӑ́с но́ват'ӓ ру́ба* [MS,t,81]; ~ *и то́ј, д'е́ б'ӑ́ш'и сирума́х, ста́на ѕинги́н'у, сто́ри но́ва кӑ́ш'та* [MS,t,48]; 2. a. 'пресен (леб)' ~ *– жено, тури малко л'ӓпче – казва – ја ше ида, на работа да вӑрв'а – казва– децата да се хранат, голи се, дрипави се. И т'а кла́ла но́ва комат хл'ап* [ВД(ГБр),333]; б. 'жито од нова (идна) реколта' – кога почнуваат да сеат се молат на Бога: *Госпуди и Свити Јуване, дајте ни касмет и бирикет и уд гудина сус здраве да дучекме жетва и* нов леб [ТГ,306]; 3. Ново лето 'Нова година' – спроти *Божик* "се колат" крави, кокошки, рало, ноќви, па и човек (особено кога е болен). Домаќинот ќе застане со секирата покрај болниот, како да сака да замавне и ќе рече: *Воја чувек (или воја дете) не уздравејве, туку да гу закол'ум, па да са куртулисум уд него. – Сакӑн, ним гу закол'уви! – Наа, утре е Ново Лето, Госпуд ки му даде ново здраве, ки уздравеје!"* [ТГ,83]; 4. top. Нови Хан 'име на место на брегот на Арџанскиот Ѓол', близу до с. Калиново, на патот Стојаково (Гевгелија) – Солун каде што се менува небетчијата (тој што го води карванот од арабаџии), таму и пренокувале, имало ан' [ТГ,423].

**нова** pron 'укажува на лице (или предмет) од м. и с. род (од ж. ?), што е оддалечен (просторно или временски), но што сепак се гледа

– оној' ~ *приз рамото́ си фӑрлещја кока́ли́те, и ни оста́вещја ко́кал от прес не́к. И ага́ ја́доха, ста́на ади́на зми́ј да ди́гне и гле́да трепе́зата: прид нова́ челове́к ко́кал не́ма* [V, РМ,262]; ~ *и́мащја ади́н чјове́к на нова́ вре́ме, што́то хо́дещја по плани́не́те. И като хо́дещја, јути́де на едно́ мја́сту и на́јде да (2) челове́ка, штото бјаха зми́јуве* [V,РМ,262]; ~ *царо нова сахат сӑ лӑхало та излӑзӑл на потоно да сӑ расходи и, като видӑл чл'ака, рукал го при нӑг* [V,РМ, 289]; и: ноа ~ *ноа веч'ар си заспал харно; утринта кату стана от одарот, си уму лицето, вели на жена му: "варај, жену, динеска, кату немам кеф, нека дојди едната дивојка с мене на офците!"* [V,РМ,43]; односно нува́ ~ *л'у́ ко́ј ни са́ роди́ от о́да и от ду́х, не мо́же да фле́зе фав ца́рстото бо́жје; нува́ шту са́ е роди́ло от сна́га, то́ј е сна́га, пак нова́ шту са́ е роди́ло от ду́х, то́ј е ду́х* [ВД(Тр),327].

**но́вина** f 'земјоделски термин: нова нива, прв пат орана – добиена со корнење на грмушки и чистење од камења' ~ *ни́ва сја· ско́ро ска́пӑна* [ПД,121]; ~ *де́к и́ма пра́зно ме́сто пӑ–но́вина утво́руваа, по́ дӑ–сӑ–ра́нӑт сјурма́си, де́. Си–рӑбо́таа та́м, ка́мине тре́баа, с–иска́рваа. Но́вина утво́руваа, дӑ дӑ–рӑбо́тӑт ни́ви* [ПК,2(250]; ~ *то́–ј це́лина, гӑ–убӑрна́ли, гӑ–рӑскӑпа́ли, гӑ–утвури́ли, нӑпрӑви́ли ни́ва зӑ–се́јне* [ПК,2(78)]; и: новинӑ* ~ *и имӑт чифт бивуљљӑ зӑ нӑдвурешни рӑботи, кӑту зӑ дӑрвӑ, вудиници,... и зӑ кинатӑ новини* [МЕ(Р),88]; сп. микротоп. Но́вина 'новоразработена нива' во реонот на Сакафча (Серско) и Нови́ните – Сенгел'ово (Валовишко) [ЛИ, МИ...,165].

**но́вина** f 1. 'кога месечината се раѓа, кога е нова' ~ *ка́ сӑ–ро́жде михчи́нта* [ПК,2(78)]; верување: кога месецот се раѓа, кога е новина, а девојката прв пат ќе го види, треба да се фати за косланките (плетенките на косата) и да рече: "*На тебе бела пугача, на мене длӑга коса*" (забележано во Дојран) [ТГ,433]; 2. изр.: уд-но́винта нӑ-гине́жо (= се кажува за нешто што се случува ретко, т.е. од 'новина' до 'погибел') ~ *и́дат де́цта дӑ нӑ–ви́дат уд–но́винта нӑ–гине́жо* [ПК,2 (204)].

**но́вина** f 'поврзани (неколку) листови на кои има печатени вести, соопштенија со кои се известува граѓанството за најважните настани, весник' ~ *се́мто шо–ки–пл'у́ске* (станува збор за одгледување на свилена буба) *, шо́ ки–са–ро́е то́, ки–си–кла́виш идна но́вина на–то́ едну о́дӑрче и... на́м ут–та́ кӑпи́нта ки–си–кла́виш на–се́мто, ки–си–ски́ниш ли́с* [ВМ (Са),316].

**новичӑк*** adj, dem., hip., в. нов ~ *та си отиде на Иринкини,] на Иринкини новички порти.] Та си почука и си порука:] – Гиди Иринко, тӑнка Иринко,] дума сӑм чуло, думала ли си?* [МП(Д),151]; ~ *и тојнака, кату чу така, стана оно час и фати от селу на селу да проси и просејке–просејке отиде на вилеетут. И кога гледа, кӑштата му нова новичка; жената му тојнака га позна* [V,РМ,87].

**новородено*** adj, n 'живо суштество наскоро родено' ~ таа вечер дошла бабата заедно сос некои други жени за да го зал'ул'а новороденото детенце [ШК,5(Г),401].

**нога** f 1. 'екстремитет на долниот дел на телото на човек или животно, со ногата се стапнува при движење' ~ *си ѕи́гна нуга́та и хи́тра Пе́три па́дна ут дало́т у инӑја трӑни* [MS,t,

75]; ~ *гл'е́да на глава́та–ји иди́н ш'анда́н' сф'ӑти; и на нуѕ'ӑт'а̣ друк ш'анда́н' сф'ӑти* [MS,t,21]; ~ *не́куј шо́пки ви́каа: "Зӑ–ва́ска на́ште мӑже ги–јстипа́а. Уд–Гӑрите бе́гте, а ви́а̣ сте Гӑрци, ја́ но́јсто ка́–ј дӑржите нӑ–стра́на, ка́ ѓва́јте нӑ–мӑга́рто, кут Гӑрци. Ја́ нӑ–мӑга́ре ѓва́јте пу–гӑрчко"* [ПК,2(325)]; ~ *сӑс нуѕ'ӑт'а̣ гу раз-дри́ва грубо́, гу зва́жда цар' Але́ксан-друс ут вӑнк* [MS,t,61]; 2. 'издаден дел од одредени предмети (пр. стол, маса и сл.) на кој се потпира (пред-метот)'; кај Малецки: 'дел од разбојот, (нога) на кој се потпира кросното' [MS,s,76]; 3. изр. една́ но́га по-напре́т (= побргу, порано – макар за малку) ~ *трӑбува да по́јми и ина́ но́га напр'ӑт да му рич'е́ми да ста́ни тас ра́бута* [MS,t,15]; ~ *така́ се́тни викна́ они́а чове́ците, што́ и́маши от ни́х да зе́ва, му вели́: "бра́тја мо́и, ја́зе дојдо́х ту́ка, ви са мо́л'а една́ но́га по–напре́т да ми плати́ти пари́те, што длаго́вати"* [V, PM,21]; ми-го́ре пуд-но́јсто (= имам многу важни работи, што треба итно да се свршат) [ПК,2(175)]; уста̣на́х биз но́зи (= од многу одење и трчање по некоја работа чувствувам голем замор) [ПК(Грам)]; тури́ но́га (= завладеа, присвои нешто); ногата ми а фӑрл'ум (= чекорам) ~ *среднјут рекал: "ногата ми а фӑрл'ум колко ду Стамбол". Малечќут рекал: "води-ничарсќут камин го дигнувум на рамото"* [V,PM,260]; под ноѕи ти поклон'ава (= кога нешто се подару-ва со голем почит) ~ *и му рече така: "царју, младо Добро халвациче под ноѕи ету ти поклон'ава да продадиш то пӑрстен, на негу спомин"* [V,PM,57]; (сѐ) нӑ-но́га (= движење без превозно средство, пеш) ~ *ут–та́м, а–бре́, а–бре́, та́а зи́ма удде́ме уф–Со́фја, та́м сиде́ме. Ду–Со́фја сѐ пе́ш уди́хме, се́ нӑ–но́га. Вујна́та, ни́а̣ бе́ѓме, вујна́та пу–на́с и́де* [ПК,2(282)]; со исто значење: сӑс но́ѕ'а̣ 'пешки', се употребува пара-лелно со јаја́н [MS,s,76]; на но́га стана́ха (= искажаа длабока почит) ~ *и ка́к гу виде́ха мо́мите Кулу́фа, си́чки на но́га стана́ха от ра́дост и која́ по–напред да му рече́: "добрја до́јди!"* [V,PM,10]; му сӑ-пле́тат но́јсто (= се кажува за пијан човек што се движи несигурно) ~ *нӑ Ди́нчо се́куј де́н му сӑ–пле́та̣т но́јсто, зӑтӑва́ н'о–би́ве чувек* [ПК,2(178)]; но́сто дӑ-му-ми́е, во́ота дӑ-му-пи́е (= се кажува за добар човек кому за добрината треба да му се укажува внимание) [ПК,2(183)]; нӑ-но́га (= кога нешто се случува на брзина) ~ *апна́јте нӑ–но́га, зе́р ќи–зӑдо́цниме* [ПК,2(185)]; нӑ-но́га-ј (= се кажува за човек што не е многу здрав, но сепак е подвижен) [ПК,2(185)]; ~ *дудек сум на нога и дудека рӑци и нози ми дӑржат да гу удому́м* (= да го оженам), *па напкум што ки ми даде Господ – тоа!* [ТГ,132]; ус а̣дна́-та но́га уф-гро́п еј (= така се кажува за некој што е тешко болен) ~ *а–виде́х Де́жда ва́дӑн, ус–адна́та но́га уф–гро́п е́ј, ќ–уми́ре, нӑ муже́ дӑ мӑ–пузна́а* [ПК,2(205)]; ги-утигна́ но́јсто (= се кажува за човек кога ќе умре, изразот е со извесна доза на пренебрегнување) [ПК,2(157)]; рӑци и нози да ти са фатат (клетва = да станеш неподвижен, да се парализи-раш); со исто значење: да ти се исуши и рӑка и нога [ТГ,320].

**но́гичка** dem. од 'нога' [ПД(Фур)]; ~ *лиси́цта викна́ла: "О–о́, ле́ле, но́-гичка!" Вӑлко чтӑја́ки о́ти но́гӑта јӑ—фа̣ти́л, сӑ–упна́л те́гле, те́гле и ќу́п! сӑ–скина́ла жи́лта* [ВД(П),287] – присуство на лексички архаизам: чтӑја́ки 'мислејќи', сп. рус. Считаю что ты неправ (= мислам дека не си

во право); ~ *запали финер бурина,/ да не ти флезам ф–тимнина,/ да не ти згазум детинце,/ да не му скăршам ногичка* [ТГ,328]; и: нужúчка ~ *кóга и–фăштáше курéјнăта уд–дăрвăта, викáше: "А, лéле, нужúчка! Лéле, нужúчка! Лéле, нужúчка!" И тáкà уткина лисúцата уд–вăлкут* [ДК,144].

**нóгомúна** adv 'мнозинство од луѓе' ~ *нóгомúна ут сфéтут, ка му слушáле ва прикáзна, вéлеа: Вóа–ḭ истúна Профúтинут. Дрýзи па вел'áле: Вóа–ḭ Христóс* [MV,K,262].

**ногу**, и: ного 1. adv 'во големо количество, многу на број' ~ *нóго ќи–стрáде* [ПК,2(183)]; ногуту – со член: ~ *ама ки реча некуј шо зар ногуту удејна на патриата можа му а удмилја на неа?* [МЕ(Р),67]; во употреба е и скратената форма ног ~ *шо–ќ ти кажум! Тăва шо–ј нăредно, нăпишно ќи–дојде. Не вирум ас ништо. Еми, ног арно видех, тă–ќи–вирум, дă–вирум!* [ПК,2(279)]; 2. – со придавско значење 'голем, просторен' ~ *лăкăрдијăтă "блату" ј токму су турцкăтă "ѓолј" и кăжувă зă ногу месту пукриено... су вода* [МЕ(Р),80]; ~ *амă 5 килă ишур правăт сăл лјујту, шо сă ногу тајфа и шо терăт две ралă* [МЕ(Р),87]; 3. изр.: нóго (нé) му-чýкат (= се кажува за човек што не ги контролира своите постапки) ~ *дáл' мóже, úл' нă–мóже, óн ќи–с–зúме, нóго нé му–чýкат* [ПК,2(183)]; нóго нăдúге (= се кажува за некој што прави неред и што се обидува со насилство да ги остварува своите планови) ~ *óн нé–ј зạ–ус–чувéци, нóго нăдúге, сè ќи–рăстýре, нé–ќ ви–сă–вúде ни–висéлба, ни–нúшто* [ПК,2(183)]; нóго стéгнина дýша (= се кажува за човек со многу скруполи, многу срамежлив) ~ *мó(ј)о чувéк éј нóго стéгнина дýша* [ПК,2(183)]; нóго музнáа л'ýл'то (= се кажува за човек што со итрина ги решава работите) ~ *нóго му–знáа л'ýл'то, áма нóго ќи–стрáде* [ПК,2(183)]; сп. млогу.

**ное** pron, adj 'нешто што припаѓа на 3 л. од ж. род, нејзина' ~ *тогáс мáјка ú ное по–ýмна, фáти рăци да крăши и да вéли: "вáрај, кéрку, това е за лóшу, ама булáким на детето да нé си чúни нúшту!"* [V,PM,31].

**ноембăр** m 'претпоследен месец во годината, кога почнува зимата' [ПД (Фур)]; со редукција: нуéмбăр ~ *Гăрцте и Бугáрто сă–ришúă, Тýрцја а–изгунúă. Гă–изгунúă ф–нуéмбăр чăтăрнáјста, а петнáјста гудúна пá сă–утвурú вујнá* [ПК,2(222)]; во Воденско: ноéмбри [BV,119].

**нож(ш)** m 1.'направа со острило, има рачка, се користи за сечење во домаќинствата, исто и во работилници' ~ *и с'éднаха да идáт; им'ăха тóч'ину ('пúта') и брăкаш'и сфáт'ạта идúн нóш'* [MS,t,78]; ~ *с'éтн'ạ з'éват нóж'у, ја крастóсуват тапс'áта* [MS,t,8]; ~ *ма путиснаха на мен, ми вăрѕиха рăците и нозите и извадиха ножот, ми го туриа на гăркланот* [МС(В),74]; ~ *как чу, отиде дума и видел неговите жени да скокат голи, грабнал ножа и заклал всичките* [МС(В),72] – во контекстот имаме случај кога сврзникот да воведува комплетивни реченици, наместо 'дека': видел неговите жени да скокат голи (наспрема македонскиот стандард: ... дека скокаат) – за ова поопширно во граматичкиот дел; ~ *после това на една удаја клават трапеза сос л'ап, сол и друго јастие... Зентјут кату за седни на стол, му дават нож, чоп-*

*нова три хупки л'ап* [V,PM,250]; 2. fig. 'нешто што претставува сериозна закана' ~ "Св. Андон *е тежук и аталија* празник на луди луѓе. Св. Андон е *нож* против лудило. Особено ги прогонува ѓаволите. Каде што ќе се појави тој (св. Андон), ѓаволот мора да бега 24 часа далеку" [ТГ,29]; 3. изр.: ќо-нăмăрсе нóжо (= ќе го убијат, ќе го заколат) ~ *нóго пúе, сă–тéпе, ќо–нăмăрсе нóжо, ќо–зăкóле нéкуј нéгде* [ПК,2 (202)]; зă-гóл нóш сă-фáште (= се кажува за оној што многу ризикува) ~ *зă–н'áа зă гóл нóш сă–фáште* [ПК,2 (165)]; нă-нóш сă (= се кажува кога некои се во сериозен конфликт) ~ *нéјкат дă сă–вúдат, сă–мăрзат, нă–нóш сă* [ПК,2(185)]; ус-нóш до сéчиш (= се кажува за нешто што од течна поминало во густа состојба – пр. кисело млеко) ~ *шó путфăтúх адно квáсно (кúсло) млéко, ус–нóш до сéчиш* [ПК,2(206)].

**Ножарските кузни** top. 'ковачки работилници во с. Г. Броди (Серско)' – според Ј. Иванов таму била искована сабјата на Јане Сандански. Во односниов микротопоним е зачуван лекс. архаизам кузна 'ковачница', стсл. коузньць, рус. кузнец 'ковач', белоруски кузня, пол. kuznia 'ковачница' [ЈИ,МИ...,165].

**ноже** n (dem. од нож) ~ *кауре глава дигнали,] фред си комитја станали,] – Дејгиди мајо будала,] седи си мајо слободна,] каурска пушка ни рани,] каурско ноже ни сјаче* [МП(Д),160]; ~ *одговара млад собаша:] – Не си моме при мајка ти,] ти си моме при собаша.] – Ој собаша, млад собаша,] ја подај ми врашко ноже,] да си сечам бисерче,] да нанижам флорините* [МП(М),100].

**нóжде** impf 'наоѓа', в. нáјде ~ *чувéк шó–ј нóго лимóн–тăбитлúа, нóго мáани нóжде, сé не му сă–арéсуве* [ПК,2(205)]; ~ *дéк ќи–тýрум нé о нóждум, сјáа ќо–клáм шéјо, нă мóж до–нáм* [ПК(Грам)].

**ножица** f, dem. в. ногичка ~ *коледе, бабо, коледе,] што–ј та лица на пулица?] клади мене у турбулица] да–н ме измини дружиница,] да–н ме изеде песе за ножица* [МП(М),15]

**нóж'ниц'ạ** pl.tt. 'направа со две сечила прицврстени на средина, служи за сечење платно, хартија и сл., се користи во домаќинствата и во шивачки работилници' ~ *и му вилú...: "éзми н'éс нóж'ниц'ạ, скрúпни ми мăра в'ăж'дит'ạ"* [MS,t,86]; и: ножици ~ *– Не можам, лудо Ѓорги да станам, да отворам,] широк ми фустан Ѓорги, под мајка, зад мајка.] – Земи ножици, Лено, пресечи фустанот,] па отвори, Лено, мори, вратничка, вратничка* [МП(М)143]; ~ *"Ного ти са мол'ам, кузум баче Митре,[ ти да ми сушијиш жлăта ми камуда,[ ти да ми сушијиш сакмалија фустан,[ горе сакмалија, доло чадăрлија,[ биз аршин, нужици ти да ми гу кројиш,[ биз игла и конац да ми гу сушијеш!"* [ТГ,204].

**нóж'нич'ка** f, dem. од нóж'ниц'ạ (сп. нóнич'ки) [MS,s,77].

**нóз** pron 'укажува на предмет што е подалеку, односно што е помалку познат – оној' ~ *идна лáм'а стăпна на нóз дáл, ш'у сид'áш'и хúтра Пéтри* [MS,t,75]; ~ *изл'áзи нóз д'éн' мéч'ката да пасé и гу нáјди мáлкуту там д'é плáч'иш'и* [MS,t,16]; ~ *фáти да пăта ут дугáн' на дугáн', ни нáјди рáбута нóз д'éн'* [MS,t,84]; во истиот текст среќаваме случаи со обезвучено з : нос ~ *и тук úма идúн бóлин, ш'ту му–ји бóлката кулитúќа, за клад'éми идúн кривáт ч'úста и на нóс бóлницју* [MS,t,42]; ~ *дур да пóј*

*тóс да сă заóкули ут нóс сукáк дур на нóс, нив'ăста ... ут будрýм'у на јатáку прáв'ạ* [MS,t,13]; ~ *"на пăнт'ут за нáјти идúн дрýк пампóр'; нăтр'ạ у нóс пампóр' зă-ј араклúкут-ти Ѓóрги"* [MS,t,86]; ~ *да му иштиш прăстенот, што има на прăстот! Сос нос прăстен ки знаиш, сичко на земјата што има и што да сакаш ти донева* [V,PM,203]; во ж. род: нас (в. таму) ~ *л'у приближиха крај нас касаба, фати Зарзавил пишува една книга на татко му да знај, как син му иди* [V,PM,156]; во множина: нес ~ *Бăлгаринот му вели: "ох, дјадо, си фатил да ме питаш за Господински работи. За нес работи дјадо Господ знаи. Јаз што знам?"* [V,PM,179]; ~ *тогај вјахна и дјатенто на бăрза таткова му кон'а приминент, уружен кату зент, и еднош кату изл'ал вăнк да удри нес махмузи на кон'а, кон'ут кату пиле летна* [V, PM,183].

**нóзи** (и: нозú) pron в. ноз ~ *а пак цáрја са бúл нáл'утúл на нóзикáна, штотó му напсóвал мáјката, и нáбăржја пýснал да го закóл'ат и да му донесáт главáта. И заклáли нóзи, штотó са вăрнáл* [V,PM,254]; ~ *и тáм, на нозú сéло ймашја аднá мóма млóго гúздава. И бјеéше гóтова момáта да са гóди* [V,PM,254] – на редакторот на Зборникот на Верковиќ не му било јасно удвојувањето на вокалите во овие говори, така зад гл. форма *бјеéше* ставил (sic); објаснувањето е следно: се работи за аналошко израмнување според формите на 1. и 2. мн. (impf) во кои по губењето на х дошло до удолжување на основниот вокал, односно до негово редуплицирање, а потоа тоа удолжување се пренело и на другите лица.

**нóзикáна** pron в. ноз ~ *а пак трéтиа нáпсóвал на цáрја мáјката и рекăл: "Гóспот да ми дадé, а то цáрјовúте парú ништă". И на нóзикáна чјас слáхал са та заминóваше о(т) тáм цáрја... и ги дочýл што врéвили* [V, PM,253]; ~ *и катó вăрвјáли стúгнали до едná гол'áма рјáка, и нóзикáна, штотó нóсешја парúте, заминá; пофтóрниа, штотó óдјашја женáта, отúде до средé рјáката* [V,PM,254]; ~ *та мý са евúло нозúкана дјáдо и мý рекло́: "Нибóј са, сúнко, лéгни си, спи. Јас шта е свăршја тáзи рáбота"* [V,PM,258] – од примерите излегува дека заменката нозикана ги определува именките независно од родот, впрочем веќе нагласивме дека категоријата род во овие говори обилува со нерегуларности.

**нoѕинка*** f, dem. од 'нога' ~ *лешúцата фатú да си плáчи ногúте и: "óх, ноѕúнки, ноѕúнки за плакáни, глáва за трошéни! Тáтко ми не бéши кадúа да сăди, јáзе што сáках кадúа да си чúнам"* [V,PM,139]; в. нóгичка.

**нóја** pron, opp. на 'овој' (за покажување на предмети, лица, што се далеку, односно непознати) ~ *дигнýва са. Фл'ават, фл'ават, фл'ават... "Капá аврáм"!" – затвар'а се тиклăта. И тој нóја чув'ак спи там, спи...* [ВД(ГБр),333]; сп. ноз.

**нојкјтă** adv 1. 'во текот на ноќта, ноќе' ~ *пуминувајтту ут иден чифликј нă друкј мојшă дă бидă или скришум нојкјтă...* [ME(P),88]; ~ *коа беа пчиничките сă стрекјиа сăл нојкјта* [ME(P),77]; ~ *тăрча и кажа на селото: "го отипаха на Трајко!" Напкун стана селото, сите тăрчаха, там ми палаха ноќата* [MC(B),75]; и: но(ј)ќа ~ *дéјна а прáва пу лéтну слăнце [ нóјќја се тýрва пу мисичúна* [ME(P),95]; ~ *една вечар, каде сахатот три ноќа – му вел'ат на то мес-*

*то на Данајков Рид, там овци пасах – дојдеха двамина Арнаути право на мен* [MC(B),74]; ~ *но́ќа биде́ки на та́а де́н уф на̣де́лата, да по́ртите би́ле затфоре́ни, та́мо шо биле Учени́ците субра́ни зарди стра́х ут Чифу́тите* [MV,K,255] – во контекстот има две посебности: а. архаична употреба на сврзникот 'бидејќи' со зачувана глаголност (впрочем како и другите гл. прилози): но́ќа биде́ки = во текот на ноќта; б. потврда за присуството на рефлексот ќ за прсл. *tj во најјужните македонски говори (селото Кулакија, од каде што потекнува материјалот, се наоѓа до самата утока на р. Вардар во Егејско Море). Сепак во одделни говори (од односнава регија) се среќаваат и примери во кои е запазена првичната фонетска разновидност: ношта (со рефлексот шт) ~ *по дно време имало един поп, не имал от сăрце чендо. Ден'а и ношта са молиши на Бога, да му даде от сăрце чендо* [V,PM,224]; ~ *дојде време по Илинден, сичките чопл'аци си хождат на вил'аатот, стана и тој, летна, сос них отиде... Майка му ден'а и ношта плачеши за него, татко му беши умрјал* [V,PM, 242]; ~ *и фаф сара́е фне́тре така си́ све́тещја и дан'а́ и ноштја́ и ни́што ни липсова́щја фа́ф сара́е ни́то о́т еде́не, ни́ту от пи́ане, ни́ту от дре́хи за но́сене* [V,PM,259]; ~ *и ви казу́вам дине́ска: "блазе́ му на они́а, што рабо́тат ден'а́ и нош'а́, и сос мăките му што доби́ват"* [V,PM,28]; односно нашта ~ *завареницăтă ненавиждала, бахтала и ја праштала на воденицăтă да млејă наштја, белки ја изјадат короконџјуре* [V,PM,287]; а има и случаи во кои се комбинираат двата рефлекса: ќ и шт ~ *" Ууу, то́лку сла́тко ме́со шу–и́ма, му–ве́ле, не́–и зăкла́ме де́цăта д–и–изе́јме!?" Де́цăта кă чу́ле та́ка, но́шќăта стăну́вăт... су ко́јнут ве́тер д–и–сти́гне* [ДК,115]; 2. загатка: два брата сус един рид раздилени, дејна ноќа са гледат, па не можат да са видат? (одговор: очи) [ТГ,290]; верување: ноќта вода од лијенот не са плиске вонка, оти ки та бол'ат очи [ТГ,248]; дента не спијам, ноќта не пијам вода – затоа сум здрав – одговорил некој кога го прашале на кој начин се чува од болести [ТГ,248].

**но́јма** f 'кога нешто се соопштува без зборување, може со гримаса, со прстите од раката и сл. – со некаков знак' ~ *ја ви́д'а̣ на иди́н балко́н, ш'ту с'а̣ди́ ина́ ж'е́на ... и да́ва ина́ но́јма* [MS,t,10]; ~ *да как испадна́ не́ мо́жиши да угово́ри на ни́х, и пузнаја́ле шо а виде́ чу́дби уф валта́рут. Да о́н ви́ки сѐ су но́јма му чи́ниши на ни́х; и устана́ глу́х* [MV,K, 295]; ~ *и му чини́а но́ј̣м на та́тку му, ка са́ка он да му изва́дат и́мито. Па о́н сака́ книга, да му писа́л ем ве́лиши: Јоа́нн ки би́ди не́гувуто и́ми* [MV,K,321].

**но́јџе** impf в. нождe ~ *ве́чăрта си но́јџе акра́но, уф кавăне́то* [ПД(151)].

**но́кут*** (и: но́фт') m 1.'тврда покривка од рогова материја на врвот од прстите на човек' ~ *устата му била кри́ва и отворе́на, очи́те му царве́ни кату жа́р, рӑците му ка́ту ко́си, што́ косја́т чаи́риту, но́ктја и́маши кату чинге́ли* [V,PM,24]; ~ *јушти́саа на врӑх не́гу да гу оте́пат. Те ко́лку одрı́јаха, то́ј хаба́р не́маши, и едно́ч салди́са прет ни́х сос но́ктите му еди́н чове́к, гу распо́рна и гу изја́ди* [V,PM,24]; ~ *и ету најде един стар човек, којто имаши бела брада до ноктите му дăлга и балтиа имаши аф рăки, сечиши една гол'ама бука* [V,PM,83]; стсл. **ногъть**; интересна е множинската форма: некте (еднинската ја немаме

регистрирано): ~ *надјанаха хи цăрна фереж'а,] каносаха хи црните коси,] каносаха хи бјалите нехте, та ја сториха млада кадăна* [МП(Д),107]; ~ *и на чесá дóјде мéчката и е фáти да е дерé сас нéхтете, пак бáбата е бáрашја мéчката и хú си мúслеше, чи е јонак* (не е погрешно: јонак место 'јунак') [V,PM,264]; 2. Малецки освен споменатото значење (за називот нóфт') наведува и второ: 'раздвоено копито кај животните преживари' [MS,s,76]; 3. изр.: нă-нóхтто си-глéде: а. ~ *óни зă–кáвга нă–нóхтто си глéдат* = одвај чекаат да се скарат; б. = кога некој доаѓа во најпогодниот момент за него, пр. кога има убаво јадење и сл. [ПК,2(185)]; пуд нóктто гăби ќи-ј нúкнăт (= се кажува за многу нечиста жена) ~ *и óна ќи–сă–пуфáле ус–думăќинлăк, нé глéде пуд нóктто гăби ќи–ј нúкнăт* [ПК,2(189)]; скăрнăта (или: цăрнуто) пуд нóктте нé сј-аа дáве (= многу е скржав, не сака ништо да даде) [ПК,2(195)].

**нóкотник** m 'ситни испокинати кожички што се јавуваат на спојот меѓу кожата од прстот и долниот крај на ноктот – песи нокти' [ЛК,96].

**Нóл'овица** top. 'место во с. Хоџово (Валовишко)'; според л. име Нол'о (< Манол) + суф. -ица [ЈИ,МИ...,165].

**нóнич'ки** pl.tt. 'ножница' [MS,s,76]; в. нóж'нич'ка.

**нос*** m 1. 'орган на предниот дел на главата, со отвор низ кој се излачува секрет, односно служи како сетило за мирис' ~ *три–четри дни натак најдоха един јунак, којто морету гу смрăкаши сос устата му, и от носот му са убесуваха ледници и останиваха рибите аф суха земја* [V,PM,44]; ~ *úди мýхата, гл'éнда араслáнут и лиш'úцата (тáс мýхата, ш'у фл'áва у нусóт на дубúциту)* [MS,t,77]; ~ *и му вели на негу, којто смрăкаши морету и от носот му висјали ледници: "еј побратими, ади стани ча на тебика дојде редот да ни куртулисаш"* [V,PM,46]; ~ *мишката... оттамо отиде на червен пипер, си упипели пашката, и сетне отиде, дека спјаши царјувата мома сос арапинот... пашката и ја бутна нетри на носот* [V,PM,204]; – уште еден случај на проширена употреба на предлогот на кога ја презел функцијата на предлогот во и укажува дека нешто се наоѓа внатре: нетри на носот; 2. изр. му влезе на носот (се кажува кога некој многу досадува) ~ *нал един казана алтăна... ги износил у дома му скрихом од женатa му. Та, дека беши чобанин, стана един гол'ам базирѓанин. Де сега жената му му влезе на носот, да ја кажи, отдек ги добил толку пари* [V,PM,170]; нóго го-ј дигнáл нóсо (= се прави многу важен) ~ *пéрнј–о· мáлко, зéр нóго го–ј дигнáл нéшто нóсо* [ПК,2(182)]; нăиз нóсо мо· искăрá (направената услуга повеќе пати му ја наплати) [ПД(137)]; плáко мо-ј нă-нóсо ~ *сă–кăжýве зă–нéкуј шо уд мáлчко нéшто плáче* [ПК,2(188)]; тимјáно уф-нóсо с-јóо нóсе (= болезлив, многу слаб) [ПК(Гăр)]; дýшта уф-нóсо ме-ј-дóјдăна (= се употребува со значење на крајна исцрпеност, состојба што се граничи со тоа кога 'душата излегува', т.е. кога се умира) ~ *дýшта уф–нóсо ме–ј–дóдăна уд–рăбóта, а óни кéјфот си–глéдат* [ПК,2(161)]; сј-убисú нóсо (= се кажува за оној што видливо е нерасположен, налутен) ~ *а видé óт úде мáјк–ми, ќо·–убéсе* нóсо [ПК,2(195)]; ќи-пугóдиш на нéкуј шо úма влáкна уф-нóсо (= ќе згодиш на некој лош, ќе ти врати со иста мера) [ПК,2

(201)]; се́гдин с-јо́о пи́ке но́сут (= се интерессира за се́ и сешто; се меша во туѓи работи); шо́ но́с и́ма (= се кажува за некој што има изострен осет за мирис) ~ *е–е, о́н исту́м ќи–флѐзе ќи–усе́те, ут–та́м не́где нӑмири́суве шо́ и́ма рӑчо́к. Шо́ но́с и́ма да–зна́јш* [ПК,2 (212)]; уд носут крв ти тече! (= со овие зборови жената што ткае сака да го прекине разговорот што се однесува до квалитетот на нејзиното ткаење) [ТГ, 365].

**носе** impf 1. 'држи нешто во рацете, или го има на грб и се движи со него' ~ *и л'удето, што носиха умрентујут човек, гу зарӑха на гробут и са вӑрнаха пак на селоту* [V,PM, 33]; ~ *и му–ве́ле ку́мо–во́лче на̨–ле̨си́цӑта: "Ка́чи–се врз–ме́н!" И–на́пкун ко̨га–сӑ–ка̨чи́ и му–ве́ле: "Бо́лин зра́ф но́се, бо́лин зра́ф но́се"* [BM(Ca)316]; ~ *и като́ оти́де при ода́та, чјодеше́ са ка́к да пра́ви за́ ода́та, о́ти ко́жета не мо́же пра́зна да но́си* [V,PM,262]; ~ *т'е́ куга́ хо́ж'даха за о́да, сӑ умур'о́ваха, а хи́тра Пе́три на глава́та гу но́си и игра́ј хо́ру* [MS,t,74]; 2. 'има кај себе (пр. во џебот)' ~ *ги–но́сиш ли дукуме́нтто?;* 3. 'допраќа'~ *мӑјшто ни–би́ӑ сѐ вујни́ци, а пӑ сви́куро нӑ–нуси́ на–го́ре. Ни́ӑ су–све́куро и су–свӑкӑрвӑта бигува́ме, се́тне издујде́е мӑјшто ут–вујна́та* [ПК,2(252)]; ~ *как сӑ наближи́ ду по́ртата уф гра́дут, е́то иде́н умре́н гу но́сиа на́двор да гу ко́пат, са́л то́а де́ти има́ла ма́јка му* [MV,K,273]; 4. 'доведува во брак дете' ~ *една́ же́на пуфтури́ла, има́ла две́ ќе́рки. Една́та гӑ–нуси́ла о́на, не́јна–си. Една́та гӑ–зӑвӑри́ла, уд–мӑш–иј* [ПК,2(299)]; 5. 'реката влече предмети' ~ *Трӑка́јна не́ но́се се́куј пӑт ќуту́ци, не́куј пӑт тӑрка́л'уве ка́мӑне...;* 6. 'кога птица одделува од себе јајца' ; 7. 'облекува' ~ *нашто село носи бӑшка ублекло, кӑту шо нос̆ат уф два–три–најсӑт селӑ удвӑдӑ Вардӑр* [ME(P), 80]; ~ *хеј мар Велико хубава,] хубава дјулбер гиздава,] шчо бјало переш, пӑк црно носиш –] дал мајка жалиш, ја лӑ татко тӑжиш?* [МП (Д),82]; ~ *Ра́да и́ма три́ диво́јки – де, де гиди де,] ја и три́те е́дно ли́ко, е́дно ру́хо но́сат* [ИГ,108]; 8. 'прави' ~ *бу́мбӑре ги ви́куме ти: шо не́ но́сӑт ме́т, не́го нӑ гуто́во сӑ ра́нӑт* (станува збор за машката пчела – трут) [ПД(124)]; 9. 'прифаќа, поднесува (некаква храна)' ~ *"ско́ру да ми даде́ти да ја́м, ча мо́шни сам гла́дин! И не́мој гле́даш кеба́рски ма́нџи: што да е јаз ја́м, ча мо́јут стома́х но́си се́какво ја́стие"* [V,PM, 24]; 10. 'го држи јажето со кое е врзан човек (или животно) и се движат заедно' ~ *ги фатихме, ги вӑрзахме и ги дадехме един арин ќутек и ги нусихме вӑрзани на свадбата* [K,BC,92]; 11. 'има' ~ *пӑрталут му носӑ и везовӑ и шаровӑ, сӑлдӑ они стоат по бетни* [ME(P),82]; 12. 'превезува, дава' ~ *ти сӑл сакӑ да нојсиш пу једнӑ колӑ сену нӑ кунакут* [ME(P),88]; 13. 'испраќа (невеста)' ~ *как сӑ наближи́ ду по́ртата уф дво́рут* но́сааниве́стта, *са́кше дӑ–с вӑрне, а́ма ба́ч Ко́л'о о–фа̨ти́ зӑ рӑкта и н'оо пушти́* [ПК(Мор)]; 14. 'тера говеда, овци (ги води)' ~ *та́а тре́скичка ба́пта с–ја–тури́–ла зӑд–вра́тта. Ка́ уди́ла ба́пта дӑ–ј–но́се гуве́та, та́а тре́скичкӑта ќи–сӑ–чини́ла мо́ма и си́чко ќи–сури–ди́ла до́ма* [ПК,2(300)]; има случаи односниов глагол, со истото значење, да биде придружен со за̀м. форма си ~ *ка вика, вика*

*– нито Хасан, ниту Хасаница, и јаз полека–лека си носих мојте овци* [МС(В),93]; 15. 'подарува' – во минатото, за патронот на црквата (пр. во Гевгелија тоа бил Свети Спас) луѓето се натпреварувале кој со поголем и поскап дар ќе ја дарува црквата, додека денеска може да се слушне и поинакво размислување: *"Ха! Ки носум на Св. Испас; а дали Св. Испас јаде или пије! Јас пак за него носум, а не друзи да јадат! Кога он не јаде, и не носум"* [ТГ,324]; 16. – (сă) 'става нешто на нозете, се обува' ~ *нăврăс чурáпто сă нóсăт, ги прáвăт пóвике ус шáјăк, ду тýка фáшчăт* [ПД(136)]; 17. – (сă) 'се шири' ~ *вјатăр дуји, глас сă носи,] глас се носи дур на царја,] дур на царја, на везирја* [МП(Д),53]; 18. изр.: му нóсе глáфта (= пие алкохол, а не се опијанува – *мóж дă пúе)* [ПД(137)]; ~ *нă–нáш Трáјчо нóго му нóсе глáфта, уфчéра цéло кúло мăстúка, нéмше сáат, гă–испú* [ПК, 2(177)]; биганува мајка бело носе (= тој што се отстранува од опасните или конфликтни ситуации има по-големи шанси да опстои и опстане) ~ *"Чуви се! Биганува мајка бело носе, а Стујанува сè цăрно!* [ТГ,247]; дă-нóсиш нóго клáнне (= многу поздрави за некого); чинúцта уф-ýстта сј-аа нóсе (се кажува за човек што е тешко болен) ~ *кá сé–ј чинúл тóо Нáсо, чинúцта уф–ýстта сј–аа нóсе* [ПК,2(211)]; ак ти нóсе дýшта, (прáви кáк сáкиш) (= ако можеш да си го зачуваш спокојството тогаш слободно прави неубави работи); у-грóбо ќо-нóсе (= по смртта сето богатство го губи значењето) ~ *сăто ќе–ј твóо, у–грóбо нé ќо–нóсум* [ПК,2(203)]; бајрáко гу-нóсе (= се кажува за личност, машка или женска, што предничи со некои негативности, пр. слободно, неморално однесување и сл.) ~ *сúнуфто нă–Гóцто бајрáко гу–нóсат, зăтóо нúкаа мóма ги–нéјќе* [ПК,2(154)].

**нóсене** n 'облекување' (бидејќи облеката сă-нóсе) ~ *и нúшто ни–липсовáш'а фáф сарáе нúто от–едéне, нúту от–пúане, нúту о(т)–дрéхи за нóсене, нúту дрéхи за потстúлане* [ВД(ГБр), 328].

**носú(ј)а** f 'тип на облека поврзана со одредена регија' ~ *дóд Рáјна нóгу врéме, ут кá бигáме на вáки, нóшше сéлска носúја, а тéјко, óт нă–чăршúита бúше, смерú, сă–ублéчувше пу–тýкăшно* [ПК(Гăр)].

**носúло'** n 'дрвена направа, служи за носење на болен, неподвижен човек' ~ *вéли на нéго Исус: Стáни си, крéни си нóсилото, да óди си. И на тóа чáс са лекувá човéкот; и кринá носúлото, и óдиши* [MV,K,255]; ~ *éту му дунсéле на нéгу идéн фатéн човéк, кладéн уф носúлоту* [MV,K, 265]; ~ *ка а видé Исус на нéа, и прижал'á на нéа, да му рéкал на нéа: Нúмо плáкај. Да ка си наближú, а фатú носúлото (тúн па шо му нóсиа застанáле)* [MV,K,273]; ~ *теб те носат на венчало,] а пак мене на носило,] твојта мајка песни пеје,] а пак мојта солзи лее* [МП(М),113].

**ностре** (<'наостре') pf 'со специјален камен го иструга острилото на нож (или нешто слично) за да сече убаво' ~ *земал еднă кăлăчка и га дал на кăлăчкаро да–ј ностре и да пише на неја оти на едно манован'е отепува сто души и един арслан без пашка* [ШД,(5),435].

**нóта*** f 'графички знак за одбележување тонови во музиката' ~ *и ќи–кáжум, óти читúрстóтини гудúни пустóт русăлúјте. Дýри пéјсе и–пăрва гудúна тúа óра, пéсни,*

*русӑлӣјцки, ги–јскаpа́ме уф–но́ти. Ги–нусӣме уф–За́греп, сӑ–прӑсликáа и–руса-лӣцките, мӑкидóнцки óра сӑ–чинӣа уф–дукумéнт, уф–нóти* [ПК,2(154)].

**ноќ** f 'втората половина од деноноќието, кога е темница' ~ *чиках, дор на сред ноќ сӑ вӑрнаха л'удите* [МС(В), 91]; ~ *а Киро ми вели: "Не можам да ги прибера таја ноќа, зашто селото ни е пӑлно с целипчии". И ми вели: "ходи ти сам"* [МС(В),86]; ~ *тога́с и тóј му вéли: "брáтќа мóй, јáзе сáм ги отепáх осомтјамӣна заеднóч, и сос едӣнојут три дéна и три нóќа си бóрјах "* [V,PM,22]; како што кај прилогот нојкјтӑ ја констатиравме и формата со рефлексот шт: ношта, исто така и именката ноќ, освен во споменатава форма, во Долноварданско, се јавува и како нош: ~ *и она седна покрај водата нос веч'ар да промине ношта. И га чуј отгоре една врјава* [V,PM,167]; ~ *сӑ пукáци на врӑх ќерамӣдит'а и вáса нóш' тáм удгóр'а сӑ тантанӣсаш'и* [MS,t, 54]; ~ *"пóхýбав'а н'éка си бӣх у хапсанáта, парá сӑ тýк ш'ту л'éгнах на тóс ухтиќáсан кривáт, áх, ýх!" – и вáса нóш' сӑн гу ни фáти* [MS,t,42]; ~ *да сӑ наид'éш' , да сӑ напӣш', да в'éниш' книгата, на скумин'ó вáса нóш' да с'адӣш'* [MS,t,31]; ~ *на чурбаџ'ӣјата му са рáж'да инá мумýш'ка, ӣди стр'ад'ӑ нóш' нáрич'нӣцата* [MS,t,14]; во Фурка запишавме: ноќ, но: лéка нóш – поздрав; значи во употреба се и двете фонетски варијанти; во Гевгелија: – по вечерата, ако некој некаде се задржал, на одење се поздравува со *"Добра ноќ"*. Домаќините одговараат: *"Амин! Госпут на вас поарна* (некои: *подобра) да ви даде!"* [ТГ,315]; во крајната источна регија има говори (села) во кои среќаваме нӑш: ~ *фл'ала ми је мома ӑв равна градинка,] џјате да набере, китка да јовије,] китка да јовије јунаком да пусни.] Јунак стадо вије и го л'уто кӑлне: – Стадо пусто, стадо, дано испукали,] на ден по стотина, на нӑш по хил'ада!"* [МНП(Д),36]; ~ *и там приспá дýр да сӑмне и сӣ(ч)ката нӑш ни заспá, та мӣслеше кáк да иде пáк отринáта при тјáх* [V,PM,263]; ~ *мајка на Стојан думаша: "Џјал нӑш је хоро играла,] сӑс поповите ратаје!..."] Стојан са л'ути расӑрди,] и хи главата јотрјаза* [МНП(Д),91]; сп. изр. под нош (= навечер) ~ *отишел на кумшиата му, да си повидјат, и му вели: "добар ден, кумшиа мој!" – "Дал ти Бог добро!" – "Што праиш тука и ти под нош не изл'аваш, да си повидиш сос свјатот"* [V,PM,168].

**ноќну** adj, n 'како атрибут на време' ~ *шо шќитýваш лýдо–млáдо вóја нóќну врéме* [МЕ(Р),93]; и: ноќно ~ *клáл едӣн трýп озгóра и–го–покрӣл со–ќéбито, óн пот–крéвито. И–тӣа флӣзат, нóќно вр'áми па–н'áма сијáлици, бáга, бýга, бáга, бýга, излӣзат, óдат, си–лéгнали* [ЛК,117]; ~ *дека ки одиш тој ноќно време,] дал не ти је страх од андарите.] – Јас сам сам роден и сам ќе јумрам,] јас ки си јодам село Бојмица* [МП(К). 121]; сп. уште: ноќна вода (= водата што ноќно време се налива, односно се користи, се пие) ~ *пила Неда ноќна вода,] од нидела испијала,] испијала л'ута змија,] га зајаде на срцето* [МП(К),42]. За нерегуларностите во бележењето на партикулата 'ќе': еднаш ќе, ќи, друг пат ке, ки в. во "Историја на македонскиот јазик" од Бл. Конески и "Кукушкиот говор", т. 1. од К. Пеев.

**ноќува*** impf в. нуќева ~ *сардисали*

*клети пцета,] сардисали бела Јана.] Си извика бела Јана:] Еј овчари мили браќа,] одбранејте клети пцета,] ваша сестра јас ќе бидам,] ќе ноќувам, не вечерам* [МП(К),155]; ~ *Неда мајка пукарала,] Неда се је налутила,] Неда вонка испаднала,] зад кăштата в градината,] таму Неда ноќувала* [МП(К),156].

**ноќум** adv в. нојќта ~ *излезел силен арамија,] излезел три дни пред Благовец,] погоди се дрчува година,] ден'е врне, ноќум заледува,] залепили им се пушки за кебина...] ја кошули за јуначка снага* [МП(К),86].

**нофра** f 'отворот на носот, ноздра' [MS,s,76]; в. нузрăти́ни.

**но́ш'фа** f 'дрвено коритце, обично од издлабено дрво, во него жените месат леб' [MS,s,77]; во др. говори, пр. во Гевгелиско регистрирана е множинската форма ношфи (pl.tt.) ~ *а кога погледали, нашли ношфите си полни со чист хлеб; кошовето полни сос брашно и жито, а вăгленето им се чиниле пари* [ШК,5(Г), 405]; истава форма е запишана и во Кајларско ~ *Е, о́на зе́ва ину-си́то, зе́ва но́шфите, зе́ва бра́шно, о́де ќи-ме́се. Гу-кла́ва нăо́пко си́тто. Се́е ба́бăта, о́на ă-пу́ле удузго́ра* [ДК,116]; односно со комбинација на 'ношви' и 'ноќви' се среќава и: но́шќи ~ *се́ки де́н уде́ла па́спăл лиже́ла о́клу ка́минут. Та́а ве́тка вудини́ца. Па́спăл шу-имa̍ло – лиже́ла та́. И о́клу но́шќите, ко́а пу́ле – вра́тта утфуре́на* [ДК,142].

**ношчă** n, dem. од 'нож' ~ *жјăната му... вăчарта заклала дăтăто си и, като спала злăва хи, намăзала хи рăкăтă крăв, клала в жјăбо хи јăдно укрăвавăно ношчă* [V,PM,...]; ~ *тогај паша с-излагало,] му дадело касап ноше.] Не си сече баш бисерче,] тук си сече рудо грло* [МП(В),52] – во контекстот имаме синтагма од две именки – едната е атрибут на другата, наместо придавка: касап ношче (м. 'касапско ношче'); ~ *Стојан са л'уто расăрди,] искара ноше јот појас,] та си са Стојан јободе,] и падна мăртав до неја;* сп. ја и фонетската разновидност *нохче ~ мар пăк ти јода потерах,] пăк ти си јоми рăките,] на мен'а даде скăрните] та си искара нохчето,] та хи главата јотрјаза* [МП(Д) 23]. (Dem. од 'нос' исто така гласи нохче [ПК(Гăр)]). Во текстот среќаваме уште еден архаизам (лексички): даде скăрните (скăрна = нечистотија што се нафаќа по телото на човек); сп. стсл. скврънавъ (зборот се среќава и во источнословенските и во западнословенските јазици); според Малецки во Солунско освен споменатиов назив – ношче, во употреба се уште: чакă и ниш'т'е́рч'и [MS,s,77].

**нуга́л'ки** pl 'дрвца што ги држат штиците од страните на кура́бо' ~ *ут стра́ната нă кура́бо и́ма двăна́јсе нуга́л'ки* (на нив се прицврстени страните), *у̀д дắбувo дắрво, дắбо по тра́·* [ПД,128].

**нуду́л** m 'железо, ноже прицврстено на крајот на стапот (остенот) со кој се тераат воловите, се користи за чистење на земјата што ќе се нафати на плугот при орањето' [MS,s,77].

**ну́жда** f 'потреба' – во изр.: ну́жда вăрше (= врши испразнување на цревата) ~ *"Ми ка́ дă-ви́кум ца́нум?" "Ка́ ќи-ви́киш: или́к, минли́к, сла́ткуто, бла́кто с-та́јфа да-сј-о-ја́јш". Стриту́ве не́куј по-н-тка́ ну́жда вăрше. "Уу-ре́кăл, зăшо́ тăка́ ви́киш бре́?"* [ПК,2(302)]; ~ *дујде́л та́тку-ми ут-пăза́ро, им-дунце́л си́чко шо-му-кăжа́ли и учи́тăло си-удде́л. Уф-аи́ро пу-ну́жда уди́ли куми́тто, ма́јкă-ми рина́ла. Аи́р гу-вика́ли то· дуби́цте де́к ле́жат* [ПК,2(321)].

**нужички** pl 'врвци, кожени, на страните на опинците, се користат при стегање на опинците' [ПК,2(78)].

**нужни́ца** f 'футрола во која се чува нож' ~ *си́те другáре скинáја,] и–áс сă–сегнáх дă–скúнам,] лóза нă–гóре мáле се–дúгна.] Л'ýто–сă мáмо пăл'у-тúх,] изваду́х нóш уд–нужнúца,] удрежáх, мáмо, лóза ут–кóрин,] уд–кóрăн кăрви прăтéче* [ПК,2(315)].

**нузи́** pron сп. ноз ~ *"ш'тó–ји нузú тáм на стр'ăш'та?" – "нóс–и па-радúсу!"* [MS,t,60]; ~ *нýзи мáлку, ш'ту сă рудú и гу крăст'аха Инсáф ... нарáсти* [MS,t,48]; ~ *"Ка-кфó–з'éпт' ?" – пúта ч'урбаџ'úјата; "ја нузú д'ăт'ạ, ш'ту ни гу пуснá ти ... и нú гу уж'éн'ạхми"* [MS,t,17]; ~ *сид'ắ инá фóтуграфúја и з'é и дóјди думá, сă разбул'á ут нузú кајмó* [MS,t,9]; се употребува и скратената форма нус: ~ *"ш'ó брăкаш' тú и јáс нýс брăкам!"* [MS,t,68]; ~ *д'ăт'ạнту стóри млóгу гудúна у нýс кафинé* [MS,t,81]; ~ *му вели: "ба, братка мои, и јазе хазир сам да ва следја: дека виа за умрети, тамо и јаз!" Нуз вечер јадоха, пиха на бăлгарјувата кашта* [V,PM,98].

**нузрăти́ни** pl 'отвори на носот на животно – ноздри' [ПК,2(78)]; в. нофра.

**нук** m 'дете од брат или сестра, од син или ќерка – внук' ~ *нýко глá·фта ма· скинáл на дéд–мо* [ПК,2(157)]; ~ *áс му–сум пăрá дéдо нă–тúă дéца, нýџи, и óна–ј пăрá бáба, ут–нýк нýк, трéто кулéно, трú пóиса* [ПК, 2(243)]; според Малецки во Солун-ско се употребува паралелно со млýк [MS,s,77].

**нула** num 'бројот што стои на граница меѓу позитивните и негативните величини, тој што нема вредност' ~ *и зел хизмиќáрја еднá акóла книга та е напăлнил фсé нýли, и зéл еднá кратýна кóлко еднá окá да берé, запáсал е на пóјаса та рекал на бјазарѓáнина: "Хáјде да úдеме при цáрја"* [V,PM,256]; ~ *и катó зел цáрја акóлата пăлна нýли, нú можил да соберé кóлко окú са. И такá по-бјадúли цáрја* [V,PM,256].

**Нýлạ** 'ж. л. име запишано во Мегленско' ~ *é, вó нáшту дéте Мúци–пă му–сă–згудúла нúкуạ бăлтúјкạ прит–нéгу, тá· фóртумта ă–сичúл. Вјáве Мăрýшкạ унăтре, кóј ки–ă–фáте – Панýлạ; – фáјќе Нýлạ – уд зéмин, ă–стăркăл'áл'ạ у–тá· кáлта...*

**нулафе (сă)** impf 'се назборува' [BV, 119]; од другите говори ни е познато како: налафе се.

**Нуло*** 'м. л. име' ~ *нај ти тија дни го дигнаха на Нула и дојде то, што отипа консулите* [MC(B),83].

**нýмеро** n 'број' ~ *гу пúта: ... "ш'тó стóри?; ја нáјди?" "ја нáјдух" ... "на фелáн сукáк, фелáн нýмеро има пóртата"* [MS,t,10].

**нун*** m 'роднинско име', в. нунко ~ *ки гу женат чурчуленот,] за нивеста булугăска,] поснстрими трисупашки,] попот бише црнјот гавран,] нунут бише длугјут штркул* [МП(М),106]; ~ *млад Саје, стрино, се жени,] во пуста Македонија,] за јидна мома јубава...] црни гаврани – попови,] црни чикоре – нунови,] бели камејне – сватови* [МП(М),72]; освен во Мегленско, последнава форма нун е регистрирана и во Воденско (покрај нунко) [BV,119]; ~ *не помина три недели,] и ти Чоно се јармаса,] се јармаса за мој нунко.] Кажи Чоно, кажи душо,] как нун мори да ти бидам,] простум Чоно да ти стојам,] венци тебе да ти менам* [МП(В),255].

**нунко** m 'роднинско име, тој што го

"дава" името на новороденче, кум' ~ сичките самовили пукнаха од јадови. И тогас викна Костандин нункото му и попове, са и венчал, и малкото гу и крастил, и чинил гол'ама гозба [V,PM,228]; ~ прајат много колачинта шарени и един гол'ам л'ап, којто са вели прӑмна л'ап, това што ки го поклонуват на нункото [V,PM,247]; ~ *а уф пе́тукут ќи–ојшӑ, нивéстӑта и зéтут ќи–óдиа нӑ–нýнкуту дӑ–сӑ–гóстӑт. Пéтук вéчӑрта ќ–óдна нӑ–нýнкуту, тáм ќи–спи́ја* [ВЕв(Ил),308].

**Нуриица** top. 'ниви во с. Спатово (Valовишко)', сп. тур. л. име Нури + суф. -ица [ЈИ,МИ...,165].

**нýрке** impf 1.'завлегува во некој вир длабоко под вода, "гњури"' – има луѓе што можат да нуркат, да се вовлекуваат во вирови, пр. во Мачуковски Лагум top. 'навлезена вода под карпа во околината на с. Мачуково (денеска на самата граница, но од грчка страна)', се нуркат и во Богороички Завӑрток top. 'место в река каде што водата се врти и прави вир (име на место во околината на с. Богородица, во близина на границата)', 2. – (сӑ) 'се движи нестабилно' ~ *а–нӑпрӑви́л глá·фта, ај го дéк сӑ–нýрке* [ПК,2(152)]; ~ *нӑпи́јн–еј, глéјш кá сӑ–нýрке;* 3. 'скита, се движи бесцелно' ~ *дéк нýрке цéл дéн тóо чувéк, нé знáм* [ПК,2(78)].

**нýрнин** adj 'кога некој изгледа зашеметено, замаено' ~ *ви́д–јо, али́с нýрнин* [ПК,2(78)].

**Нусив** 'прекар (презиме) забележан во Мегленско' ~ *да ќе одат, Ѓурѓо, да ќе јодат сестро,] да ќе јодат, аман, Горно Пожарско,] ќи го ловат, Ѓурѓо, Калин Цеков,] Калин Цеков, Ѓурѓо, Калин Цеков, сестро,] Калин Цеков, ајде, Бину Нусив* [МП(М),68].

**нусијӑ** f 'облека, народна' ~ *сӑ зӑфајкјӑ сланичкӑтӑ нусијӑ* [МЕ(Р),80].

**нусýве*** impf в. нóсе (нóси) ~ *е, та жéна мӑжó–ј утивáл сè нӑ–лóф. Утивáл нӑ–лóф, кáтӑден јáрбици нусувáл, гӑ́ски, шó ќи–утипáл сè нуси́л. Ади́н вéчӑр нуси́л јáрбици* [ПК,2(258)]; ~ *пáмнум и дрýго: сè уф–нáс чéтта а–нусувáа. Кá ќи–дóјдӑт, тáтко си–убléче: двé чи́фта обéла, кужýф, бӑлтóн. Нӑ–дрýмут ќ–óот дӑ–ј–прӑчéке, зӑ–дӑ–дóјдӑт ув–нáс. Чи́ко пӑ ќи–бráне кучи́нта дӑ–не–лáат... Стрӑшути́ј гулéми* [ПК,2(295)]; ~ *нӑ–гӑ́рбо–ј нусувáл плóчи нӑ–Нóву Сéлу, дӑ–кóве. Уд–вéчӑр óјше. Уф–стрéда ќ–óде, у–чӑтвӑ́ртук ќи–дó·. Тéшка мӑ́ка живóт и́мӑхме. Нӑ–Нóву Сéлу пéшки и џилéзо нӑ–гӑ́рбо нóсе* [ПК,2(323)] – регистрираме уште еден случај на употреба на именка со значење на атрибут: мӑ́ка живóт (м. 'мачен живот'); за односниов позајмен образец в. во граматичкиот дел; ~ *Лáзӑрца–ј тӑквó мéсто кӑту Свúти Или́и, áма нӑ–стрéт пóл'то–ј. Нéкоо врéме, нӑ–стрéдн'о дéн нӑ–Вили́гдин сӑ–тӑрчáли тáм, сӑ–нусувáли и́куни... кóј сӑ–кáче гóр* [ПК,2(310)]; – во контекстот среќаваме повеќе случаи за проширената употреба на суфиксот за имперфектизација -ува, кога се додава на несвршен глагол (носе), како додатен, нефункционален сигнал; неговата употреба (на суфиксот) е толку проширена во југоисточните говори што дури ја констатиравме и кај императивната форма позајмена од грчкиот јазик ела > елуви; за ова поопширно во "Кукушкиот говор", т.1.

**нуфнӑ́тре** adv, opp. на 'нанадвор' ~ *óди*

*по́–нуфнӑтре дӑ се́днум и е́с* [СК, 301].

**нуфуз** m 'личен документ за идентификација, крштелно свидетелство' – (се однесува на период пред Балканските војни) патниците и кирациите имаат нуфуз и штом ќе отседнат во анот, газдата им го одзема нуфузот, и тие (патниците) потоа не можат да заминат никаде додека не му платат на анџијата [ТГ,431]; – пусинувајнето (= преземањето на дете од едно семејство во друго) се потврдува во конакот, со тоа што се заменува стариот нуфуз со нов ; односнава промена се вика нуклимеќа [ТГ,278]

**нуќева** impf 'ја поминуваноќта, спие (некаде)' ~ *мори, јаблок ми фатиле, јунак јем дивојка,] јунак јем дивојка,] мори, заидно да вичерат, заидно да нуќеват,] заидно да нуќеват, да не се бурават* [МП(М),131]; и: нуќа́ва ~ *да му паракини́саа (гу ка́ниа на не́гу), и гу ве́леа: Се́ди су на́с, е́ту замрақна́, и пумина́ де́нут. Да стана́л да си нуќа́ва су ни́х. Да чу́нки сиде́ да си нуќа́ва су ни́х, а зе́л ле́пот, благусуви́* [MV,K,335] – случај кога обезвученото п ( < б) фонетски обусловено во финалната позиција, се пренесло и во позиција меѓу вокали: лепот (м. 'лебот'). Во употреба е и фонетската разновидност: нӑшчова ~ *та ма клади фӑф јоган'а,] ја да гора, ти да гледаш,] та да стана прах и пепел,] да ма збереш тои скути,] да ма кладиш довечера,] довечера на вӑзглаве...] да нӑшчова до тои греди* [МП(Д), 115].

**нуче** n, dem. од нук 'дете од син или ќерка (во однос бабата и дедото)' ~ *седјаши тамо ќусе дай около три година, се́ царјувото нуче хизмет му чиниши. Един ден са скараха, са биха. Тогас отиде нучинто, му каза на царјут* [V,PM,207]; ~ *нучто нӑ–Димитрија Кӑрлицки, чиниш уф–теп гледе, а он мен мӑ–гледе – гледе нӑ–криво* [ПК,2 (208)].

**нушле́с** adj 'во случајот: змија со рокче, под очите каде што би требало да има нос, т.е. придавката е изведена од нос – со редукција о > у' ~ *уд–дека си–гле́дӑм ја́с тӑка́ и ми́сл'ӑм шо́ ќи–ста́не су–на́ша рӑбо́та, то́гӑш една зми́ја уткӑде не́гу, уткӑде уфице́рут, нушле́ста, су–чучу́л' нạ–но́сут, замина́ ут–то́ ка́минче нạ–дру́гту* [БМ,193].

**нуш'то́ва** impf 'се грижи за некого, бдее' [MS,s,77]; односново значење што го запишал М. Малецки е вторично, и треба да се допрецизира: 'ја поминува ноќта (во случајот) грижејќи се за некого', за првичното значење в. погоре: нуќева.

**нӑтка** (< нӑтӑка) adv 'натаму' ~ *"Ми ка́ дӑ–ви́кум ца́нум?" "Ка́ ќи–ви́киш: или́к, минли́к, сла́ткуто, бла́кто с–та́јфа да–сј–о–ја́јш". Стриту́ве не́куј по–нӑтка́ ну́жда вӑрше. "Уу–ре́кӑл, зӑшо́ тӑка́ ви́киш бре́?"* [ПК,2(302).

**нӑ** part 'за негација – не' ~ *му–ве́ле: "Ајде ско́кни ти́, а́ма а́ко сӑ–у́дриш дӑ–ми ка́јш, дӑ–нӑ–ско́кнӑм ја́с". Скукну́ва то́ – но́гӑта си–ӑ–скӑрши, а́рно ма не́–му ка́жва нӑ–то́* [ДК, 135].

**нӑа́ка** pf 1. 'натрупа нешто – во контекстот нафрла трупови од луѓе' ~ *Апни кру́ши, нӑпи́ј–се во́да, а́пни не́што уф–три́те де́на адно́ш... Се̏ изумре́а пу–пӑ́то, та́м. Ма́јка умре́, та́тко умре́. Е, адна́ ду́пка кулку–ту́к шо дӑрже та́а удаата, шу́тн'оо ко́ј зӑ–гла́ва, ко́ј зӑ–рӑ́ци; шу́тн'оо та́м. И–нӑака́а уф–нӑтре. Сӑ–нӑпӑлни́ та́а ду́пкӑта* [ПК,2(279)]; 2. – сӑ fig. 'се нафрли врз некого, пр.

со навредливи зборови, односно со лош однос' ~ *ус нúхка да нé сă–зăкáчиш зéр кá–ќ ти сă нăáкат кут–óрли нă–мăрша* [ПК,2(171)].

**нăáкăн** adj 'нешто насобрано на едно место, во голема количина' ~ *нăáкăн снéк, уд вéтăро нăтрýпăн* [ПД(130)].

**нăбáбне** pf 'кога нешто само од себе ќе се зголеми, ќе се надуе' ~ *сă–издýве, ќи–стáне а–тóлкува, ќи–нăбáбне* [ПК,2(79)].

**нăбúјно** adj 1. 'место повредено од удар, може да биде и помодрено'; 2. 'начин на ткаење (кога нишките се силно притиснати една до друга)' ~ *гăсто ткáјно–ј, áрно–ј нăбúјно, глéјш дýри дúк стóо* [ПК,2(79)].

**нăбýте** pf 1. 'стави нешто во тесен простор употребувајќи сила'; 2. – (сă) 'се вовлече некаде' ~ *нé о–заклáл, гу–дрáл жúво, гу–пýштат. Мýјте кá–м сă–збрáли пу–нéо: брăм, брăм. Дéк ќ–óде? – ф–лисúчинта дýпка. Ф–áдна лисúчина дýпка сă–набýте тáм* [ПК,2(233)]; ~ *Лáзăрца–ј уф–стрéт спúли, уф–пóл'то. Тáм дă–сă–кáчиш, нé тă–искáруве ни–арăплáн, нé цáнам. Оти кáмино кá–ј дóјдин, тăкá дúпли, дúпли. Ак сă–нăбýтиш дóло, нă–мóж тă–искáре нúшто* [ПК,2(310)] – случај на употреба на перфективен презент: нă-мóж тă-искáре нúшто (м. 'да те искаре' = 'да те извади'); в. набуца; 3. fig. 'поткаже, наклевети' ~ *нéкуј го–ј нăбутáл шо гу–зąтвурúа* [ПК,2(151)]; 4. сп.: ќи-т нąбýтум уд-дéк си излéгăл (= сериозно заканување, вид псовка) ~ *нúм гу тéпи дéтто, зéр ак тă–фáтум ќи–т нăбýтум уд–дéк си–излéгăл* [ПК,2(201)].

**нăбýтин** adj 1.'нешто ставено на мал простор, односно скриено на место каде што не може да биде забележано' [СК,301]; ~ *кóј знá: дéк сме удúли! Флизéли сме уф–Бугáрскуто, и ут–тáмă чáк уф–Сóфија... Ни дăвáли лéп, у–шкóло сме сидéли, уф еднá сóба пу–двé, пу–трú фăмúли нăбýтини, чáк у–Сóфја* [ПК,2(323); 2. fig. 'кога некој е подбуцнат за да биде налутен' ~ *шó–ј тó нăл'ýтин, пá гó–ј нăбутáла жéнă–мо, нăбýтин–еј уд–н'áа* [ПК,2(79)].

**нăбýтуве** impf 1. в. нăбуте 1. ~ *и сјá: вúке: éл ќи–тă–пупóштум. Тá: пă–лег–нáла, легнáла да:–пупóште. Тá: ú нă–бýтуве аднá úгла, гă–утéпуве, умúре* [ПК,2(259)]; 2. в. нăбýте 2. ~ *мул-чéјќи рăбóте, нéма маабéт уф–нéго. Нăкливéтуве, то: шу путкáжуве и нăбýтуве, то: сè аднó пу–дрýго. Кливéте, áма дрýјсте пó–гулéми нăддáвăт* [ПК,2(199)].

**нăбăрдúла** pl. 'дел од разбојот – каде што се става и се движи бăрдутọ' [ИГ,121]; [ПК,2(79)].

**нăбăрдина** f 'преѓа намотана на кросното што ќе се употреби при ткаењето, во др. говори основа' [СК, 301].

**нăбăхтé** pf 'изнатепа' ~ *прувúкнąл: "Кóлку јą–зăвјáн нáшą ступáнин, шą–дą–умúрą зą–áднă жéнą. Ни–зéме дą–јą–нăбăхтé ąднó ху:бăу, тą–дą–пóмни ăгá јą–úскăлą дą–умрé мăжá–хи"* [ВД(ГБр),332].

**нăбăрдуве** impf 'намотува, нăвúве преѓа на кросното, што ќе се употреби како основа при ткаењето' [СК, 301].

**нăвáл'уве** impf 1. в. навале (огин) [СК,301]; 2. 'се настранува товарот' ~ *пóтпр–јо, нăвáл'уве сумáро, ќи–пáдне кóшо* [ПК,2(79)].

**нăвéле** impf 'досадува со тоа што повеќе пати ја повторува добрината што ја сторил' ~ *уд нéго нéјкум пóмуш от нóго нăвéле. Ќи–т нăпрáве нéкаа дубрúна стó пăти ќи–т*

*ја нăвéле* [ПК,2(183)]; ~ *кá ќи нąвéлиш стó пăтă, исúк дé-ј таквá пóмуш* [ПК,2(167)].

**нăвивáчка** f'жена која што ја навива преѓата на красното, односно ја подготвува за ткаење' [ПК,2(79)].

**нăвúснуве (сă)** impf 'се наведнува над нешто' [СК,301].

**нăвóнка** adv 1.'накај надвор' ~ *дéка ųáмо, нă нáки, нăвóнка* (= кај прозорецот, онаму, накај надвор) [ПК (Мор)]; ~ *нăвóнка нéма жúва дýша, нóго-ј студéно;* или: *вúди кóј úма нąвóнка.* Сп. пувóнка = по нужда: *нą-мóш дą-испáднум пувóнка* (= имам тешкотии при вршење голема нужда) [ПК,2(79)]; 2. изр. уд-врáтта нăвóнка (= се кажува кога некој на брзина ќе напушти некоја просторија, кога ќе побегне) ~ *кą му кăжýве тąкá, вóа сă уплáшăве, сă сурéдăве и уд врáтта нăвóнка* [ИГ,112].

**нăврáтин'** adj 'наведнат, наклонет' ~ *Вáно óде нăврáтин' нă лéво* [СК, 301].

**нăврáтуве (сă)** impf'се наклонува' (на една страна) [СК,301].

**нăврăс** praep 1.'кога нешто се наоѓа врз површината на некој предмет', в. наврăх 2.: ~ *шó-с убисúл-си нăврăс мéн, ќи-мă-урнúсиш* [ПК,2 (79)]; ~ *нăврăс лé-ста сă бéре бláто и сă пукрúве сус блáто, óти ти áчкувуто* (птици што помагаат во ловењето риби во Дојранското Езеро), *ти сă нóго лóши и пăјųúнат уф блáтто, уф трăскăта уд гóре кути кáмăн* [ПД(128]; ~ *сáа – кýќта: нą дéсно сóфа с уџáк. Гóре, нăврăс бинáта – двá диминúка* (уџáк = огниште, диминúк = оџак) [ИГ,118]; ~ *нăврăс чурáпто сă нóсăт, ги прáвăт пóвиќе ус шáјăк, ду тýќа фáпичăт* [ПД(136) – се работи за комбинација на предлозите на и врз (со споменатово значење), првиот е особеност на западните, а вториот на источните македонски говори; 2. 'нешто одозгора е усмерено кон одредена цел' ~ *нą вéчăрта уф адúн јургáн ќи спúјте, нą аднá пéрница, а брáтјąта, чтúрсăт дýши сă брáтја, сăта вéчăр сус пýшките нăврăз тéбе стóат* [ИГ,112]; ~ *нúм óди нăврăс кýчто óти ки тă áпне* [СК,301]; 3. изр. наврąс вóа лáф (= во моментот) ~ *вéли на нéа Исус: Јá–сąм, шо ти зборýам. И наврąс вóа лáф си дóшлеУченúците, да сą чýдаа, зáшто збурýваши су жéна* [MV,K,258].

**нăврăште** impf 1. 'навраќа, ретко доаѓа' – в. наврати; 2. изр.: сéкуј нă-кăт нéго сј-а: нăврăште вó-та (= секој се труди да направи онака како што најмногу му одговара) [ПК,2(192)].

**нăвăрзáл'ка** f'дрвце со кое ја разделуваат (разграничуваат) преѓата и ја приготвуваат за ткаење' [ПК,2(185)].

**нăгáзнуве*** impf 'стапнува со ногата' ~ *дóд Рáјна нă-мрáва нé нăгáзнувше, áма пá не пугудú нă-снáата* [ПК,2 (185)]; в. нагазе.

**нăгнéтин*** adj 1.'кога нешто со сила е ставено во тесен простор – притиснат' ~ *нóго-ј нăгнéтина врéјкăта, куту куршýм-ej тéшка, úч нúм сă-нăпúни, нă-мóјш да-дúгниш;* 2. fig. 'полн со итрини' ~ *кąкóф нăгнéтин-ej тóо, нă-ѓáвуло дýпкăта гă-знáа;* 3. 'кога некој се прејал' ~ *тăкá сум нąгнéтин тą и ýтре нéма дă-м-сă-јáде* [ПК,2(79)].

**нăгнéтуве** impf 'во тесен простор става нешто со притискање, со сила' [СК, 301].

**нăгóде** pf в. нăгóдуве ~ *шó ýбăво вéле. море áрнo гу нăгудúле. Јас, кą сум сă свикнáла сáма, нă мóжум ус чувéк* [ИГ,120]; ~ *нóго сă-рăзбăркини*

*тúа прéдништа, сă–мăчум дă–ј–нă-гóдум* [ПК,2(79)].

**нăгодуве** impf 'прави нешто да биде средено, како што треба' [СК,301].

**нăгăзуве (сă)** impf 1. 'се наведнува со задникот кренат високо нагоре'; 2. fig. 'претерува со снисходливоста, дозволува да прават што сакаат со него'[СК,301].

**нăгăрбóк** m 'одредена количина сено, гранки и сл. што може да се носи на грб – нарамник' [ПК,2(79)].

**нăгăрл'уве** impf в. нагăрле [СК,301].

**нăдвáркуве** impf 'се натпреварува во брзо одење, но не и во трчање' [СК,301].

**нăдгувóре*** pf 'се покаже посилен од собеседникот (во зборувањето)' ~ *гăрчќо: пóп дăржáл цăрква в–Алéксуво, áма гулéмците нăдгувурúли, рéкли: "Изгунéјтј–о: гăрчќо: пóп, ќи–тýрме слувéнски пóп". Фáјкăт áдна сăбáјлин, н–é:дин Вилúдин, гăрчќо: пóп дăрже цăрква, м–упúнат ќутéкут* [ПК,2(307)].

**нăддавáч*** m 'купувач што во пазарењето наддава, дава повисока цена' ~ *кóј сáќ до:–кýпе дубрé душéл, кóј нé, вúкум, áјде гăрбо да ви–вúдум,... Нă–мóјта стóка нé сáкум áс дрýк дă–ми–бúде ут–стрá:нта нăддавáче или давáче* [ПК,2(241)].

**нăддáвка** f, bot 'полско растение, стебленца-та (тие му се лисје) се во вид на членчиња, се наддаваат едно на друго' [ПД(123)]; ~ *тá–ј трéва, úма чă-тáлчета, сă–нăддáват адúн на–дрýк* [ПК,2(79)].

**нăдéждуве** impf 'прави некој да се надева' [СК,301].

**нăдéјна** adv 'во текот на денот, дење' ~ *му дáшăл сéа нúку кýјќа, сéднăл. А дéтито? И óн стóри иднă гудúна, а шó прáве дéтто сéга? Фáшта, сă–чúне су иднă бáнда, нăвéчер крáде – нăдéјна јáде* [ДК,130]; ~ *и вóа му вéле: "Ќ–óдăм нăдéјна, жéно, дă–прóбам, дă–вúјме иднăш". Сă–зé-ва, óде нăдéјна* [ДК,134].

**нăдúге** impf 1. 'покренува (било што)'; 2. 'покренува рака за да се тепа' ~ *óн нé–ј зă ус–чувéци, нóго нăдúге, сé ќи–рăстýре, нé–ќ ви–сă–вúде ни висéлба, ни нúшто* [ПК,2(183)].

**нăдрóбуве** impf, в. надробе; сп. другбáрник 'вид пита во која *нăдрóбувăт тăквúва кóри и–јáјца и–сúрне и–дрý-го нéшто*' [ПК,2(244)].

**нăдрóбăно** adj (овде употребено во именска служба): 'леб истрошен во млеко, се јаде наутро', во др. говори попара [ПД,118].

**нăдý:ве*** impf 'исполнува со воздух' (пр. мешина, гајда и сл.) [ПК(Гăр)]; в. надуи, надý:.

**нăдýшуве** impf 'кога кучето со чулото на мирис го осеќа присуството на дивеч'; (в. надуше) ~ *то:ј гулéмо кýче што лóве, зáјци пóвичке лóве, фáке ги зáјците, а нé зна: дă нăдýшу-ве, дă ги гóне* [ПД,125].

**нăзи** pron в. нози ~ *кога дошло пак времја да сја вăрнат назад, като навăрвили, стигнали пак ду нăзи рјакă, прибăркали ја и пак станали чопл'аци* [V,РМ,285]; ~ *сношчи јотидох мају ле,] кончето да си напија,] на нăзи чошма шарăна.] Тамо си мају намерих,] до двја ми моми хубави* [МП(Д),112]; ~ *да ми идат, да ми пал'ат,] да ми пал'ат цăрно вăгле,] да ми земат бјали гроше,] јотишли са вăгл'арето,] в нăзи гора бустанлăчка* [МНП(Д),84].

**нăзлé** n 'болест, гноење на непцето ("жлибúнта") кај човекот' [ПК,2 (79)].

**нăј** pron 'л. зам. за 1. л. мн. – ние' ~ *му р'éкуха: "óстаји гý м'ахóт да дóјми нăј да гу вéзмими!" ...* ~ *"нăј*

... *пúјăми иднá нид'ăл'а, тóј как ја спú за иднóш'!"* [MS,t,74]; ~ *"ти–си стáр ч'ув'ắк, с'ắт' у думá сăс мáлкат'ạ, нắј да пóјми на мисúр'ут"* [MS,t,80]; ~ *"ш'ó да ти р'éка, нắј ут идúн сá·т' с'éтн'ạ трắгнувáми"* [MS,t,84]; ~ *"ш'ó прáити, кáк пуминáхти тóлку вр'ắм'ạ?" "нắј млóгу хýбаја! ти кáк пуминá?"* [MS,t,86].

**нă-јува** adv 'кога добитокот е пуштен на слободно пасење' [СК,301].

**нăкáде** pf 'кога нешто ќе биде опфатено од чад' (овде: ут-кăдéш) ~ *тóо Лýуто наjдéл áдна врéќа тимéн. А дúгне нă–гăрбут, óде, ќи–кáжме нă–висóко, нă–Цáрăвте Кýли. Оде гóре, гу–зăпáл'уве тó тимéнут. Гу–зăпáл'уве, пă нă–Гóспут о–булéл зắбут. Ут–тó тимéн ќи–му–сă–нăкáде зắбут, му–пуминáл* [ПК,2(194)]; – напролет пчелите се ројат. Тогаш особено се внимава да не побегнат. Секое утро треба да се нăкáде од запалено говедско лајно, а околу кошот треба да остават лисја од тревата пчелок (во др. говори матичњак) [ТГ, ...].

**нăклавуве** impf 'става дрва на оган' [СК,301]; в. наклади 2.

**нăкливéтуве** impf в. нạкливéте ~ *нăкливéтуве, то· шу путкáжуве и нăбýтуве, то· сè аднó пу–дрýго. Кливéте, áма дрýјсте пó–гулéми нăддáвăт* [ПК,2(199)].

**нăкóнте (сă)** pf 'се дотера, се облече убаво' ~ *сă–убличéл, сă–нăкунтúл, сă–прáве ѓóрам биниú* (= се прави важен) [ПК,2(197)]; ~ *дудéк нé сă–нạкóнте нé испáѓе нă–вóнка* [ПК (Мор)].

**нăкрúво** adv 'opp. на направо, т.е. = свртено' ~ *"Блáтто"–ј зăвắртено нăкрúво ут вéтăрут* [МЕ(Р),80]; ~ *ќи–ј кáјш: шó мăр–ти сăбáјле си–измучáла–си нăлắно, димéк нă–крúво си–стăнáла* [ПК,2(193)].

**нă-кулинúци** adv 'клечејќи, на колена' ~ *нă–кулинúци ти сă мóл'ум дă сă чúне тá рăбóта зă мéн* [СК,301].

**нăкусýро** adv 'најпосле, сосема назад, на крај' ~ *нăкусýро и óн дујдé* [ПД, 134]; ~ *нáпкум пуштýве и мóмичката. И сус–нјáа тăкá бидýве. Нạ–кусýро пуштýве пọпạдúкạтạ. И сус нјáа онáкẹза* [ВД(П),285]; и: нă-кусýрут [СК,301].

**нăкусурúита** adv , в. нăкусýро ~ *нăкусурúита сă–скăрáа и брáтто* [ПК,2 (79-80)].

**нăкăј** praep 'одредување правец кон некое место' ~ *уд–нóгу вóда шу–гридéла ут–плăнúнăта и му–гу–дáвăл дубúтукут, тугá сил'áјнте зăфăтúле дă–прáвăт кýјќи нăкăј– плăнúнăта. И сè иднó пóгóре прáвăл кýјќа, де дрýк прáвăл пóгóре и тáка... стигнáле нă–рúду* [ДК,153].

**нăкăлвуве** impf, в. накăлве 'изнатепа' [СК,301].

**нăкăлăмúсуве** impf 'намотува, навива преѓа на калами (мисури) пред да почне да ткае' [СК,301].

**нăлáпкă (се)** pf 'се изнајаде (до ситост)' ~ *"Кóј тă–вúке мăр Кýмо Лéсо?" "Мă–вúкат дă–кắрстум". Излéзе нă–вóнка, óде тáм нă–тó· пикмéзо, нăлáпкă–се, óде прă–Кýм–Вắлчто, сéде* [ПК,2(226)] – во контекстот има уште еден случај за употреба на перфективен глагол во презент: излéзе нă-вóнка (м. 'излегува на вонка').

**нăлéво-нăдéсно** adv 'еднаш на страната каде што е срцето, друг пат на обратната страна' ~ *"Сéа, вéле, тú бáре нóзи úмаш, здрáв–си. Ќи–сă–кáчăм јас нă–тéбе, кóја стрáна су–рă–кă ќи–тă–удúрам – тáму ќ–óдиш. Ќи–ти–вéл'ăм: "Нăлéво–нăдéсно,*

*нăлéво–нăдéсно". И тáка и прăви́а* [ДК,136].

**нăли́·ве** impf 'кога бременоста кај домашното животно е напредната и е евидентно дека наскоро ќе роди' [ПД(125)].

**нăли́виште** n 'парче земја среде река, средорек'; со исто значење: вист [ПД (129)].

**нăл'у́туве (сă)** impf 'станува гневен' [СК,301]; ~ *дéтто кăжу́ве óти дéн–виздéн го–пасéл, áма óти тақá кажу́ве јáгăнто, нé знáа. Пóпо сă–нал'у́туве и–зи́ме си–закóл'уве дéтто* [ВД(П),285]; в. нал'ути (сă).

**нăлăн** m 'дрвена направа што се обува место кондура' — кога се на работа в поле обично носат пинци, а кога прашат (= површинско окопување) чиничка или лозе, тогаш носат само чурапе. За време на празник носат папуци или пандофли (= папучи со високи потпетици). Сиромавиот свет носи налăјне [ТГ,136] – се однесува на минатото; ~ *кá сă–л'у́те, кá ви́ке нóго нéкаа жéна, ќи–ј кáјш: шó мăр–ти сăбáјле си–измучáла–си нăлăно* [ПК,2(193)]; ~ *тамо само јоде едно клето Турче,] на анот си седе и на Гана думе,] не те личе Гано боса на налани,] туку ми те личе на диван да стојиш* [МП(К),84]; ~ *жал ми падна, калеш, Митрој мори,] тебе, леле, как те пул'ам,] кротко јагне, мори, боса, леле, дека јодиш... ] боса, леле, на налани* [МП (М),141].

**нăмáл'уве** impf в. намале 1. ~ *ми áс нéмум гá·ре кувéт. Кáк стáнум сáкум сă–пóтпрум. Тá–ј знáчи укăпáла сна́–га, крăфта слáба, јáдинто слáбо и сè нăмáл'уве чувéк ..., кувéт нéма* [ПК,2(241)].

**нăмéтнуве (се)*** impf в. наметне 2. ~ *óде уф–грáдо, нăмéтнуф–си то· шкéмбто, д–нé му–с–глéет ру́·пте, злáтните. Оде уф–грáдо... уф цáрска-та градина* [ПК,2(231)] – веќе рековме дека во долноvардарските говори влијанието на балканската јазична алијанса е силно изразено (доскоро се мислеше дека само западното наречје ја има таа особеност); една од потврдите за ова наоѓаме во синтагмата: ру́·пте, злáтните, извлечена од контекстот. Имено, поставувањето на атрибутот зад именката е својство на влашкиот јазик и на албанскиот, во нашиот случај се работи за романско влијание, бидејќи југоисточните македонски говори немале контакти со албанскиот јазик.

**нăмигл'áф** adj 'се кажува за човек што има тешкотии во гледањето – кога неконтролирано му се креваат и спуштаат очните капаци' ~ *тóо нă–мóш дă–глéде áрно, ги–ми́жче óчте* [ПК,2(80)].

**нăмистéно** adv 'средено, сторено' (в. намистéн) ~ *сè уриди́ла, вичéра нăпрăви́ла, и прид–дă–зáе слăнцито, бáбăта сă–скри́ла дă–н–ă–ви́дăт уфчáрите. И кóа ќи–си–дóјăт, пу́л'ăт уфчáрите – чи́сто, нăмистéно, вичéра прăвéно и вéл'ăт: "Кóја–е вá ту́ка шу–дóјди?"* [ДК,146].

**нăмужáчка** f 'исцрпеност, немоќ предизвикана од болест или старост' ~ *бóлис, адна нăмужáчка кá мé–ј фати́ла, нă–мóш сă–испрáвум* [ПК,2 (80)]; в. неможи́·.

**нăмужни́ца** f в. нăмужáчка ~ *нăмужни́цта и стáруста óдат зáадно* [ПК,2(80)].

**нăмăгăрéса*** pf 'навреди, понижи' ~ *нáпкун сă–збрáли нă–ăдно мéсто и си–ричéли óти лиси́цта ги–нăмăгăрисáла, áма ќа·–фáтăт и нéма ви́ќе куртули́ш зă–нéа* [ВД(П),287].

**нăмăзли́а** adj 'се кажува за човек што мирно и чесно се однесува' ~ *нóго*

*нăмăзлúа чувéк бúше нáш Вáсе* [ПК, 2(80)].

**нăмăзлăк** m 'чесност, достоинство' ~ *нăмăзлăкут сáке дă–тé–ј пăрвуто нéшто уф–живóто* [ПК,2(80)].

**нăмăчкýва** impf в. нạмáчка ~ *гу–стăвúле нă–пинџéрăта и вáа лисúцăта грéде, гу–зéва лóјут уттáму, óде гу–нăмăчкýва нă–вóлут уѕáди. И грéде тáму лисúцăта, му–вéле нă–дéцăта: "Кáм–гу лóјчито нă–мéне шу–ми–гу–устăвúте?"* [ДК, 147].

**нăнáм** (и: н–нáм) adv 'онаму' в. нанáки ~ *удéјќи тáм пу–пăто рипнýве адúн зáјц. Сă–пуштýве тóо дéте, сјáа шó–ј загáр, фáште зáјцо, о–дáве нă–мáјк–мо. Оште пó–ннáм удúли, пá рипнýве адúн зáјц* [ПК,2(270)]; ~ *пут–Кýкуш удóло–ј Сăрăѓóл', дéка мăшúнта зăпúре. Е, ут–тáм нăнáм Сóлăн бúше, ут–тáм стăнá бóјо. Знáјш кá úдаа – куту кăчăмáк кá вáрăт* [ПК,2(277)]; ~ *кóга, пу–аднó врéме, нé знáм кóлко врéме дă–ти–кáжум, дáли двá мéхца, мéсиц, пá дујдéе тúạ ут–тáм. Нéли аднá вóда ка–ќа–рăзмăтиш, ќи–с–изби́стре óна. Сéтне, а–бре нă–тạкá, нạнáм, си дујдéе тúа чувéци* [ПК,2 (279)].

**нăнтур** m 'тој што многу ретко (и малку) зборува' ~ *гó–ј лéн адúн лáф да прăгувóре* [ПД,116].

**нăóруве** impf в. наóра ~ *ее–е, сă–сикáвум, кá нé сă–сикáвум, кут сјáа мé–ј: уф–питóко сăбáјлинта вýјко пригнá вăлóјфто, уддé нă–мисúркате. Уддé дă–нăóруве. Уддé бáба дă–јскáруве ѓувéта нă–гувидáро и нúạ пу–нéа* [ПК,2(248)].

**нăпúне (сă)*** pf 'се напрега' [СК,301]; 'ја употребува сета сила' ~ *нăпинá, нăпинá, áма нă–мужé ни да–пумăрдне* [ПК,2(80)].

**нăпрáуве** (и: нăпрăвýва) impf в. нạпрáве ~ *и зăпóчнувăт áн да прáвăт мéжду чéтири пăта. И áнут се–нăпрáуве... Тýрăт–гу пуртрéтут фуф–кăмáрта и пúше нă чéшмăта: кóј ки–дóјде...* [ВК,283] – во контекстот, во последната реченица имаме употреба на перфективен презент: тýрăт-гу... пúше нă; за ова в. во граматичкиот дел; ~ *сă–субирýвăт сил'áјнте, му–плáштăт. Си–óде дóма, си–купýва нă–дéцăта и лéпче и кýќа си нăпрăвýва* [ДК,126].

**нăпрет** adv 'на почетокот', в. напреш 2. ~ *тăргнáме, úдме зă–Пéтрич. Ду–Пéтрич удéјќи нăпрéт óјше éјн нáшăнăц. Бúл мáлко ус–кумитéто, куту сă–бó: ут–Гăрцте* [ПК,2(220)].

**нăпрăкáжăве (сă)*** impf 'се изназборува' ~ *éми, куту сéстри, сă убúдăвăт. Си дујдéа сáа. Двá дéна сидéа тáм... Илáјте мурú дă сă нăпрăкáжăвме* [ИГ,120].

**нăпрăсник** m 'мала метална направа што ја ставаат шивачите на прстот кога работат со игла (за да не се боцнат)' [ПД,130]; в. нạпрăстин.

**нăпýчуве (сă)** impf 'силно се наведнува напред без да ги подвитка колената' [СК,301]; ~ *сă–нạвéдуве ус–глáфта ду–зéмта, áма нé си–ј–свијýве кулéнта (: "шó–сă нạпучúл си?")* [ПК,2 (80)].

**нăпăдин** adj 'тој што не е пожелен, што е набркан од некоја средина' ~ *вăлко пá глáдин. Удúл, удúл, видéл аднó крúво мýле, пáсе, нăпăдин, крúво – нéспусóбино зă–рăбóта, нạпăдúл–гу чурбăџúăта* [ПК,2(224)].

**нăпăрчин** adj 1. 'кога нешто е настранeто'; 2. fig. 'се кажува за човек кога се однесува вообразено, премногу гордо' ~ *нóго нăпăрчини–сă тúа вáште* [ПК,2(185)].

**нăпăр̌чуве** impf 'легнува на грб со нозете на горе' [СК,301]; сп. нąпăрче.

**нăрамник** m 'заграб сено, или друго нешто што може да се носи на грб' ~ *нă гăрбо дă ди́гниш не́што, не́ко: дăрво ли, шо́ би́ло. Арка́ ви́куме или нăра́мник – нăра́мник јо́нце, нăра́мник тре́ва. Ту́рско збо́р е то:* (се однесува на арка) [ПД(117)]; — (за празникот Прочка) додека старите луѓе и жени се простуваат, тогаш селските деца се собираат околу *орта–копа* и тука се забавуваат. Децата уште додека е видело ќе донесат секое по еден *нарамник* (колку што може да донесе на рамото) ражиница (крупна слама) и на крајот на селото ќе ги наредат (нарамниците) во една голема купа. Таа купа се вика орта-копа [ТГ,35] – обичај.

**нăра́нва** impf в. нара́не ~ *и о́на пуле́ка–пуле́ка, ста́на. "Ааа–ааа!", сте́нка; и–исте́рва кра́вите, нăра́нва кукóшките и во́да... и ру́чук... и сме́тфа... сѐ и гу–кла́ва ту́ка ста́пу* [ДК,124].

**нăра́нто** adv 'наутро, кога се појавува сонцето' ~ *тóа шу вăрде́л на́друф, тóа ра́збрăл шо́ ре́кле ти́а. Чу́л. И нăра́нто и–привика́ле ти́а чу́пите. – "Зăштó ви́а шу зăпуве́т дăдóме ни́а, ви́а не–ă слу́ште?"* [ДК,113]; ~ *му–ве́ле нă–тó ста́пу: "Слу́шăј ва́ка, ста́п! Нăра́нто ќи–ста́ниш, ќ–и–исте́рăш кра́вите дă–па́сăт, ќи–нăпăлниш во́да; ќ–и–нăра́ниш кукóшките* [ДК,124]; ~ *ба́бăта о́де зă–во́да, гу–зе́ва ришéтто. Ришéто дăрџе во́да? Ду́пки сѐ ре́т. Пăлне, пăлне уд–нăра́нто, слăнцито за́јди, ба́бăта о́ше пăлне во́да* [ДК,116] – присуство на презент од перфективен глагол (слăнцито за́јди, ба́бăта о́ше пăлне, м. 'заоѓа').

**нăрицé́не** n 'акт со кој нешто се нарежува' ~ *дујде́ адно́ нăрицéне, Гăрците сă–прăме́стат. Прими́ре биде́ло, прăми́ре. Фрăнцу́јсто, Англича́нто – ми́р, Гăрците д–с–јо́т до́ма, дă–сă–вăрнăт па́ нă–ни́јнто ме́сто* [ПК,2(223)] – уште еден случај за употреба на перфективен презент: дујде́ адно́ нăрицéне, Гăрците сă-прăме́стат (м. 'да се преместат') Од многуте примери може да се заклучи дека појавата е силно раширена во југоисточните говори; в. во монографијата "Кукушкиот говор" (т. 1. и 2.) од Пеев.

**нăрјат** m 'давање на определена количина храна, стока на секое семејство, се практикуваше од бугарските власти за време на Втората светска војна' ~ *се́тне дăржа́вąта да́више куту нăрја́т не́што. Та́ткуфците на́ши вујни́ци би́ą. Име уф–Буси́луво кумăнда́нство, нăрја́т да́ваа* [ПК,2 (261)].

**нăрóт** m 'население, луѓе' ~ *а́ј–га де́к и́де си́лна ви́лна, и пра́во нă–мěне: и шо́–ј и шо́ не́–ј, прăд нăро́до* [ПК,2 (194)]; ~ *ба́ш кул Питро́вдин би́ше, пре́т Питро́вдин. Ка́ пучна́а: бу́, бу́–бу:. И тăва́ по́л'то стăна́, Сулу́нцкуто По́ле, кăде́ш це́ло. И нăро́т бе́ге се́га, нă–до́лу, кăд–на́с... пу–та́а ре́кта нă–до́л, пу–Га́лик, цăрно стăна́, мра́фка* [ПК,2(218)]; ~ *нă–пăза́ро и́глą не́ма де́к дă–па́дне, то́лко наро́т не́ би́ше би́ло* [ПК,2 (166)]; ~ *и удде́ме Дими́р Иса́р, Ку́лта а–ви́кат се́га уф–Бугáрја, сă–збра́ме двă–три́ кăшти тăка́, на́што се́ло... И кăжа́а: Гăрците фтăса́ли, нăближи́ли ѓа́ре. Нăро́до па́ си́чко устăви́: вăло́ве, ко́јне* [ПК,2 (219].

**нăру́чуве (сă)** impf 'се нахранува, ги задоволува потребите од храна' [СК,301]; в. наруча (сă).

**нăса́дуве** impf в. наса́де 1., 2. и 3. [ПК(Мор)]; [СК,301].

**нăсе́јник** m 'вид јадење – пита со пченкарно брашно; се става ред тесто, ред зелје' [ПК,2(80)].

**нăси́ла** adv 'нешто сторено со напрегање, силум' ~ *му ве́ле: "Елăј мăр ми́ла! Елăј мăр зла́тна! Дă-тă-ви́дам зă-пусле́дăн пắт. Ќи-си-у-мрăм"... И тá ути́шла нăси́ла. – "А!", му-ă-пушчи́ла рắкăта* [ДК,123]; ~ *кă-пурắстела двајсет гудини чупăта не сака цăрно, сăкала бело мăш... И стуриле нăсила дă-а-мăжăт. Ваа му-веле "Не-сă мăжăм"* [ДК,130].

**нăсиле́не*** n 'жители, становници' ~ *нăсиле́нито еј по́виќе уф-Арсуво, ста́ро Крунди́рци. Укулу ше́ј-се́дăм кắшти сă-на́ши, укулу трина́јсе сă-прăдо́јдини, а́ма па́к не́ сă-тăкви́, дујрăнча́не и́ма, мукринча́не и́ма, пá сă-на́ши, а́ма "гăркума́не". Гла́вно дру́јсте сă-на́ши, тăка́ чи́сто на́шо гуво́рăт, дă-те́-ј мира́к дă-ј-слу́шии* [ПК,2(307)].

**нăси́тва сă** impf 'ги задоволува потребите, односно желбите, пр. за храна и др.' ~ *му-кла́вăт идно́ – не́-сă си́те нă-ва́гăта, кла́вăт дру́го – не́-сă си́те... Шо́ дă-му кла́јш – сѐ не́-сă си́те. Ути́шăл ни́кyj ста́р чо́ек, по́учен,... зе́ва иднă-рắка прắс, му-ă-фăрл'а узго́ра – ста́на. Чо́ику са́мо су-инă-рắка прắс сă-нăси́тва* [ДК,151]; в. насити.

**нăсла́н*** adj 'кога на гумното има наредено снопје и е приготвено за вршење' ~ *гу́мăнто-ј нăсла́но, че́ке дă-сă-вắрше* [ПК,2(80)].

**нăсо́ска** f 'закрпа, скината облека зашиена со крпче' [СК,301].

**нăсо́суве** (сă) impf 'се прилепува до некого без да биде поканет' [СК,301].

**нăста́вуве** impf в. наса́де 3. ~ *ста́фте, сно́пуфто ка́ ќи-ј-рạсту́рме пу-гу́мăнто, и се́тне ќи-вắршиме ус-ко́јно* [ПК,2(80)]; во Солунско: настил'е.

**нăсти́нка** f 'кога некој е преладен, боледува од нạсти́нка' ~ *то: уд-но́го пе́јне, уд-нạсти́нка гре́здăво гуво́ре. Гắрлуту мо-ј уд-нăсти́нка, нăсти́нин и гуво́ре гăрлича́во. Имше ади́н гу-ви́ка: Гắрлицта* [ПК,2(242)].

**нăстра́на** adv 'не напред или назад, туку странично' ~ *нăстрăни́чуф гле́де, нă-тка́ гле́де, сă-ви́ке то: шу-гле́де нăстра́на* [ПК,2(241)].

**Нăстрăди́н (уџа́)** 'турско м. име, симбол за итрец од приказните' ~ *идну-де́н Нăстрăди́н-уџа́ ути́шăл кăј кумши́йăта дă-пуса́ка ăрăни́а зă-дă-испе́ре же́нă-му... ко́га сфắршăл рăбо́та, ко́га испра́ле, Нăстрăди́н-уџа́ кла́л у-ăрăни́ăта идну-мăле́чко ко́тле* [ДК,154].

**нăстрăнли́во ме́сто** n 'стрмно место, непогодно за обработка' [ПК,2(80)].

**нăстрăнли́ф** adj 'разрок' ~ *то́-ј чуве́к шо гле́де нă-стра́на* [ПК,2(80)]

**нăсту́дин*** adj 'болен од настинка' ~ *си-дује́ Фа́на це́лта нăсту́дина, бу́с и би́а рắџто* [ПК,2(80)].

**нăстắрвин** adj 'тој што се навикнал на некои погодности' ~ *то́ шо и́ма мира́к пу не́што (а́с гу-нăстăрви́х, зăто́ сѐ и́де)* [ПК,2(80)].

**нăстăрни́чуф** adj в. нăстрăнли́ф ~ *чуве́к шо гле́де ус-о́чте нă-кри́во, нạтạка́, нạтạка́* [ПК,2(80)].

**нăсắј** adv 'навистина' ~ *жи́-ми-крắс, ни́-чу́х, ни́-виде́х, нăсắј ти ви́кум, виру́ви* [ПК,2(163)]; ~ *не́куј шо пра́ве ло́шо нă-дру́к... сă-врắште, нă-сắј сă-врắште* [ПК,2(155)].

**нăсắскин** adj 'наговорен од некого, поучен дека "му е сторена неправда" и затоа се однесува непријателски' ~ *то́-ј нăсắскин уд-же́н-му, шо́м*

*тóлко сă–л'ýте, пá го–ј нăсăскáла* [ПК,2(80)].

**нăтáм** adv 'кон некое место што е онаму' в. натáтак ~ *óде нă–ину–приăтéл' му–вéле: "Нé знáјш јáс шó стóри? Дóе идно, тáка–тáка. Јáс г–утéпа. Шó дă–гу–прáјме?" – "Бéгај нáка!, му–вéле. У–бил'á сáкăш дă–мă–клáјш! Бéгăј нăтáм!"* [ДК,152]; и натам ~ *нéјсе, брáт–му ш–утú-шăл, вóлут си–прижúве, тóо зúме бăлтúта, о–зąкóл'уве. О–нóсе дрýгта дéн, јá нă–пăрнáрте о–нóсе. Гу–фăрле тóо мéсто. Мăршата а–фăрле. Натáм пé–чéс кúла, натáм пé–чéс, пу–тúą дрăмките* [ПК,2(344)].

**нăтéсăно** adj 'модро место од удар или притисок' [ПД,115].

**нăтúска (сă)*** impf 'се собира на едно место, се натиска нешто некаде' ~ *фливáјќи тóо мáчто уф–нăтре глéде тáм áдни глýхци, áдни мúше свáдба прáвăт и гу–фáште кутурóко нă–кý-мо, кутурóко – мáчто, áјн гулéм стáфуриц фáште. Сă–нăтискáли тúą и дрýјсте мúше. "Амáн брé пýштј–оо, шó–сáкиш ќи–т–дáјме нúа"* [ПК,2(264)].

**нăткáчве** impf 'зголемува, додава' ~ *адúн дáва дéсет грóша, дрýги – петнáјсе, нăткáчве до–стó. Дéтто се–зăрăдýва мнóго* [ВК,280].

**нăтóнуве** impf 'кога некој сад пушта по малку вода, или друга течност' ~ *стóмнăта тóне, нăтóнуве, úзбă-рш–а, óна пáк пуштúла мáллчко* [ПД,129].

**нăтписă** pf 'наддаде, зголеми' ~ *или ки тă нăкливетă нă бегут... или кој ки гу кревă делут ки ти нăтписă некуј килу повиќă* [МЕ(Р),90].

**нằтр'ą** adv 1.'во внатрешноста, во средината на нешто, орр. на надвор' ~ *стáна ... да утóри; лýш'ту утóри, пáдна нằтр'ą у бакал'éту пóпут* [MS,t,68]; ~ *сă примóли на нáс ж'éна да спú вич'арóт тáму и кóнизмáта да клад'é нằтр'ą* [MS,t,71]; ~ *му стóри идно синдýч'ą и му клáваш'и хакóт нằтр'ą у синдýч'ąнту* [MS,t,82]; ~ *"áјди – му вилú ... – фл'áс нằтр'ą да пóјми вóлта"* [MS,t,83]; ... *Ду зан'éси на ч'арш'úјата, му кýпи рýба за ут нằтр'ą* [MS,t,81]; од истава регија, од Солунско, од истиот автор и: н'éтр'ą ~ *утýк на н'éтр'ą кутрú пóј, nasáт' сă ни врằнува* [MS,t,60] (сп.: кутрú < стсл. кътор҄ъи); ~ *трă-ч'áха и н'éс напóсл'ąт н'éтр'ą за да гу фáт'ат* [MS,t,56]; ~ *брằка, брằка тóс сăс лупáтата, му вилú : "н'éма гằска н'éтр'ą"* [MS,t,56]; ~ *собрал онúа драгоцените кáмини áф врекиите нетри и рече сам на сéбе си: "еј Бóжи, тáтко ми знáиши, оти јáзе ки запáднам от ýмот ми и затовá га искрú тýка нетри аф товá дáрву тúа драгоцéни кáмини"* [V,PM,7]; 2. (временски – во контекст со предлогот за (+ у) означува: 'во текот на') ~ *кутукáк за инá гудúна н'éтр'ą гу науч'ú да п'ằј* [MS,t,26]... *за инá гудúна н'éтр'ą сă науч'ú да псáла* [MS,t,27]; ~ *утúдух на фармакúјун, пинц'úк з'éх и дрýги л'áкуви и за у инá нид'ằл'а н'éтр'ą хýбаф стáнах* [MS,t,3];3. изр.: гужéгна нăтре (= почувствува голема непријатност, страв) ~ *си–óде дóма, нă–нú му–вéле: "Ќи–прáјте гóзба. Јас ини–дéца вúду"... – "Чúј дéца сă?" – "Нă–вудинчáрут". Тúа и жéгна нăтре* [ДК,114] – во текстот, во последнава реченица, имаме употреба на номинативна заменска форма тиа во функција на прав предмет, наместо 'нив': тúа и жéгна нăтре (уште една потврда дека и кај заменките деклинацијата се упростува; за ова в. во граматичкиот дел); сп. нетрика.

**нăтрýпăн** adj 'насобран на едно место во голема количина' ~ *нăáкăн снéк, уд вéтăро нăтрýпăн* [ПД,130].

**нăтуваре** pf 'стави товар на грбот на добиток или врз некое превозно средство (пр. кола) за да биде (товарот) однесен некаде' ~ *нă–дéут му–вúкăт: "Шó сáкиш ќи–ти–дáјме, дéтто нé–у–пýштиме". И кăжáл: "Шó сáкум?! Пáри ќи–ми–дáјте" "У–у, дéдо, тóа нéка–ј рăбóтта". Едúн тувáр лúри му–нăтувáрувăт нă–мăгáринцто, дéут стáне, си–óде* [ПК,2(220)] – употреба на перфективен презент: дéут стáне, си-óде (место 'станува').

**нăтувáрин*** adj 'превозно средство, пр. коњ, кола и сл., врз кое има ставено товар' ~ *пу–тó: дрýм вăрвéли уд–врéме нă–врéме пăзăрџии. И éт–ти ăдúн мăтрăпáс нă–кóла нăтувáрна сус рúби вăрве пу–дрýмо* [ВД (П),285].

**нăтуфкáн** adj 'отечен во лицето (од пиење алкохол, односно од болест)'...

**нăтăртýшка** f 'рана (од многу одење, односно од удар) во која има насобрано гној' ~ *нă–стăпáлто шó мé–ј–испăднáла адна нăтăртýшка, нă–мóжум дă–нăстăпум* [ПК,2(80)].

**нăуружа (се)*** pf 'се кажува за оној што располага со оружје' ~ *се–нăуружáа нéкуј шéисет дýши и му дăдéа пýшки дă–се–брáнăт áко дóјде Вăндо, óти óни ут–сéлăто бéа кăту издáјници óти и–иститáа вујвóдите* [ВЕв,299].

**нăфáште (сă)** adj 1. 'се налепува, се наталожува' ~ *гнăсно шó сă нăфáште нă кóжта уд гóре нă чувéк* [ПД(117)]; 2. 'се наема (да сврши нешто)' ~ *ќи–јáдăт, ќи–пúјăт – нăтре. Нéма д–и–извáјш нă–сфéтут... Ак избéгăт дéцăта, глáвăта ќи–ти зéмме", му вéле крáлут. Иду–дáскăл сă–нăфáшта су нéго, димéк, ќ–и–ýче* [ДК,130].

**нăцéло** adv 'целосно, комплетно' ~ *пá–с збрáме дистúна кăшти уд–Мурáрци, тăргнáме. Мóстут рăсúпин, тáм áјн мóс пăднáл, цилéзăн бúше, пăднáл, с–убисúл тăкá. Енј дрýк úмше, óн нăцéло дúгнин* – станува збор за мостовите на Струма низ кои требало да поминат бегалците од Кукушко, притиснати од грчката солдатеска (1913 г.) [ПК,2 (220)].

**нăчнéш** m 'кога нешто се започнува, се начнува' ~ *"Кá му–клăдé úмăто?" – пúте тó:. "Ближéш, ближéш, рéкла, нăчнéш". Димéк гу–нăчнáла ќýпо. Ближéш ду–нăчнéш. И нă–дрýѓо: дéн пá тăкá* [ПК,2(226)]; в. начне.

**нăчýди (сă)** pf 'се изненади, се зачуди' ~ *'Ајде, тáтко, вéле, нéмăј гáјле! Нăýчу уд–нéго пóјќе, ама вáрди–сă, тáтко!", вéле. Уооп, сă–чúне идну кóјн. – "Вјáни, тáтко!, вéле. Сéа нéмăј гáјле!" Дéуто сă–нăчýди* [ДК, 141].

**нăчýрле** pf 1.'покрене, исправи нешто' (обично предмет што има врв); 2. изр.: нăчурлú ýши (= се кажува кога некој прислушкува) ~ *шóм ќи–дóјде нéкуј, óн ќи–нăчýрле ýши* [ПК,2(186)]; ~ *и тăкá, сă–кăчúла нă–гóрницта и фăтúла дă–трéсе. Трéсе, трéсе, пă ки–зăстáне и ки–ј–нăчýрле ýште и ки сă–нăпрáве куту дă–слýше нéшто* [ВД(П)287]; со слично значење: нăддáве ýши (= се обидува да чуе) ~ *нă–мóјш лáф дă–си–нăпрáвиш, сè тýк нăддáве ýши* [ПК,2(186)].

**нăшτé сăрце** 'гладен' ~ *тиа áпуве сă–пúит нăштé сăрце* [ПК,2(186)].

**нăштăрпи́ца** f 'направа за ловење глувци' [ДК,103].

# Н'

**н'а** (и: њаа < негацијата не + кратката форма за директен објект од она – ја) pron ~ *викáл: "Вúа дéк сáкте удéјте, тá мóма ќ–а–устáвиш нă–мéн за–снáа". А па тáтко викáл: "Н'` устáвум, сум–и–дунцéл тýка пéт, сј` ќи–ј–дáвум тăкá. Дудéк сум жúф, áс дéте нé дáм"* [ПК,2 (323)].

**н'ắ** pron 'кратка форма за директен објект од 'ние' (наместо 'нè)' ~ *пак н'ắ субирá на аскéру то декáкш'и* [MS,t,2]; ~ *р'éч'и на мáлкатá–му мóма: "идúн јунáк инá рýба имáш'и кутý слăнциту, тóј бириќáт н'ắ курталúса"* [MS,t,35].

**н'ắј** 'негација на 3 л. ед. од сум'; сп. *н'ắј такá*, или *н'ắј тăј* (= не е така) [MS,s,72].

**н'аде** adv 1.'на некое место, не тука – некаде' ~ *И кóне фсé си бјéше убрýжен кату куѓá навăрвја, и на кóне му от гóре стоéше аднá мăгла, и фсјé сас маглáта и сас кóне хóдещја н'áде* [V,PM,259]; 2. и: н'агде 'никаде' ~ *Јоване ле море,] бре милинки сино,] колку земја уојде,] уојде и јобиде,] н'агде ни хареса,] ни мома нивјаста,] ни вакла вдовица* [МП (Д),114]; односно н'ајде ~ *разбол'ала се Калина... н'ајде никој немаша,] нито јод мајка, јот татко,] нито јод рода роднина* [МНП(Д),28].

**н'аква** pron 'неизвесно (или неопределено) каква, некаква' ~ *та–да–глéдаш прóс* (sic – забелешка на редакторот) *злăтно пéнж'ура, аку да–вúдиш от–нáзи бáрчúна да–са–подадé н'áква мăгла, и на–чесá да–ма–рýкаш* [ВД(ГБр)].

**н'ắкн'а** adv 'денот непосредно пред вчерашниот – завчера, но и не мора да биде строго фиксирано, т.е. може да значи: 'пред неколку дена' ~ *за му рич'éш': н'éмам вр'ắм'а кутукáк ви р'éкух и н'ắкн'а* [MS,t,28]; ~ *"ти н'éма за кандúсаш' пáк, за му рич'éш': н'éмам вр'ắм'а, кутукáк ви р'éкух и н'ắкн'а"* [MS,t,28]; ~ *пúта на кш'éнудухијуту: "такфóс пуидúн ч'ув'ắк ни прумúнá утýк?" "бúш'и н'ắкн'а туќá, амá си утúди на Америќú"* [MS,t,29]; и: некни ~ *слушáјте сјáа, им–вúке кутурóко нă–мúшто: "Кóј úма рéкăл тýка? Нéкни дујдé аднá млáда нивéста, áс вúке нéа гă–тéрум. Вúа ќи–с–кáчте гóр, ќи–тéрте, уф–нéа úма адúн злáтин пăрстин"* [ПК,2(264)];~ *велú на женáта му: "марú жéну, јáзе ки úдам на Стáмбол. Имам едúн брáт та ми пúшиши от нéкни, да му кýпја еднá кăшта, и јáзе му купúх; да úда да ми дадé пáри да ја платја"* [V,PM,18].

**н'ắм** (и: нем) adj 'тој што не може да артикулира човечки говор, што

не може да зборува' ~ *утйди на инó кш'éнудухйју на стр'ăш'та цáрскију кунáјќ и тáм си киманйсаш'и тóј, алá н'ăм сă кáза* [MS,t,29]; ~ *најдоха един просек н'ам, штото проснин, го земаха от чаршиата, го занесоха на ханот, го затвориха н'амојут просек на една удаја* [V,PM,177]; ~ *мури, стáни, лýдо, стани, млáдо, на нйва да јóдиш [ мури не си слéпа, не си нéма отп рáлу нéмам* [ME(P),98]; ~ *дé един ден царјут за денот мо и имал гозба и гостјал гости, в трапезата му имал и еден кеманеџина. Тос кеманеџиата, кату гу видé н'амојут, и рекла на царјут: "царју, јазе за го сторја, тос н'амојут да отговори!"* [V,PM,192] – случај на нерегуларност во конгруенцијата: кеманеџиата,... рекла на царјут (субјектот во машки, а предикатот, л-формата во ж. род); за оваа појава имаше погрешни објаснувања, в. во граматичкиот дел.

**н'ăс** pron 'показна заменка – множинска форма за лица или предмети што се подалеку – оние' ~ *за гу платйш' и за устáвиш' динóж'иту парй дв'ă кóлку прáви имáниту! н'ăс парй за лиж'áт с'é тáм на туж'áриту* [MS,t,28]; ~ *сигá му вилй на визйрину: "за ти дáм питнáјси д'éн'уви мухлéт,. да пóш' да сă науч'йщ' ш'ту вил'áт н'ăс, ш'ту ги пйсахми на тифтéр'у"* [MS,t,40]; и: н'éс ~ *си утйдух на с'éлуту, си фáтих инá рáбута, сăс н'éс парй ш'ту ми ги дáјти* [MS,t,15]; ~ *"н'ăсă јáс кăтý вáм бýдалá да фáтам н'éс, ш'у хóд'ăт пу зим'áта, јáс фáш'там да л'áтат на вит'ạрóт"* [MS,t,75]; ~ *н'éс дий дóјха ут Англйја идиăја мóма да вйд'ạт цáрскуту áгалма* [MS,t,78]; ~ *н'éс, ш'ту имáха з'éнту прăс у инá ш'éмпа ... пиш'мáн сă станáли* [MS,t,,60] в. нас'показна заменка за ж. род – онаа' .

**н'ăфту** (и: н'áфту) pron 1. 'ниту еден, ниту било кој – никој' ~ *д'ăт'ạнту вйд'ạ, ч'ạ ни зл'áва н'áфту, р'éч'и: "јáс за йзл'а!"* [MS,t,86]; и: н'ахто ~ *и така неговот маштех стори магии, та момата халваџијчето гу зал'уби и на татка и каза, ча друг н'ахто не зева, само халваџијчето* [V,PM,200]; ~ *и на н'áхто не казá, што и вйдел аф богáтската кăшта* [V,PM,17]; ~ *гу здигнова сандукот о–тамо, кату не знајши што има нетре, гу занесе нетре на Солун да гу продаде. Тел'ал вика, н'ахто си не наемнал да гу везми. Оттам гу издигнал, гу занесе на Стамбол* [V, PM,234]; 2. 'никого' ~ *сă ч'ýд'ạш'и д'é да пóј, ни знáјаш'и н'ăфту* [MS,t,81]; 3. 'некој, неопределено, било кој' ~ *Тóс скопó ни им'ăш'и н'ăфту да гу гл'éнда* [MS,t,78]; ~ *"затур'ăти вратăтạ, да ни зл'ăзи н'ăфту! јáс за р'éка гáч'ица!"* [MS, t,73]; ~ *и манџ'óт–и сйга сă ч'ýди, кáк да ха фăрлй вăнка да гу ни вйди н'ăфту* [MS,t,68]; ~ *ут идйн сахáт' гл'éнда, н'éма да сă клăтни н'ăфту ут трит'á* [MS,t,70]; со член: ~ *пампóр'ут сă зал'ạпй на крајóт на ниш'йту, з'éха нáфтиту варéлит'ạ* [MS,t,84].

**н'ăш'ту** pron 'се однесува: на некој неодреден предмет, појава, настан)' ~ *питнáјси дни му дáва мјухлéт: тó за стóри пóхýбạву н'ăш'ту ут занајáт'ут–му, нóс за ја в'éни мумáта ж'éна* [MS,t,19]; ~ *му вилй: "запр'ăти сă мрăва, забрáх инó н'ăш'ту думá "* [MS,t,13]; ~ *дóјди ги напýлни трйт'ạ дугáн'ă вйца н'ăш'ту и фáти пу идйн измиќáрин* [MS,t,28]; ~ *кăрпáчинот*

*фатú да шета нúз чаршиата... и што н'áшту му арéсаши за кăштата, и купúл* [V,PM,19]; во множина: ~ *ги клáват на инá кумш'úјка у удајáта н'ąш'тáта* [MS,t,12]; 'во именска служба': нéшто ~ *и такá Гóспот го милýваши, и когá да прóсиши нéшто от Бóга, му дáваши* [V,PM,16].

**н'éгу** pron 1. 'долга форма за директен предмет и општа форма од тој (он)' ~ *да сă пукáциш' на џ'амúјата, тóј за стуú удóл, да сă фăрлúш' ти на врăх н'éгу* [MS,t,57]; ~ *и д'ăт'ąтóј бúш'и разбуд'éну, му вилú на н'éгу: "пóт' мáјч'ин–ти!"* [MS,t,17]; ~ *з'éва инó ж'éл'ąзу инó индизé длăгу и такá сăс н'éгу ш'тив'áсува* [MS,t,5]; ~ *игрáјат, игрáјат, сă умурú мумáта и му вилú на н'éгу: "да пóа дóл"* [MS,t,9]; ~ *кугá úш'тими, јад'éми сăс кач'амáк ... ш'ту úш'тиш' мáкај сăс н'éгу* [MS,t,4]; во западната регија од Солунско палаталното н' затврднало: **нéго** ~ *лúтна, пррр! Лúтна, у–нă–цáрут двóрут кундúса. Нăинăш сă–стóри идну триндáфел'. Он сă–стóри идну јáстреп, дáп пу нéго* [ДК,141]; ~ *"Ако úмăш пáри, му вéле, тă–сáкăм зă–жéна". И сă–сфăршúло. Му–дáвăт пáрте нă–Арáпите, Арáпите – дóма.. Вáа устăнýва су нéгооо* [ДК,131]; ~ *и как флéгле уф кýќата, а нáшле дéтито су Марúа Мáјка му. И сă наведúја, му сă пуклунúле на нéгу; и утфорúле стóката, му дунсéле на нéгу дáр (бахчúш)* [MV,K,306] – во контекстот словенскиот збор дар се објаснува со турцизмот бахчиш , што претставува убав пример и указание за изразито силното турско влијание во оваа регија; во употреба е и редуцирана форма нег: ~ ... *рекла: "това је лесно, синко! иди направи един сандăк толек, штото да можеш внетрс в нег да стоиш прав, на средăтă да кладеш едно сăрче колко једно око"* [V,PM,280] (прави впечаток присуството на архаичната форма толек 'толку голем, толкав'; при анкетирањето во Гуменца запишавме и колик); освен нег, во крајниот југоисточен дел се употребува и нăг: ~ *по малко врăмă сăтнă царо писал по фрăт зăмјăтă си, да идат при нăг фрăт јунацитја, и кој сă наăмă да тарколи планинăтă в морăто ...* [V,PM,289]; ~ *царо нова сахат сă лăхало та излăзăл на потоно да сă расходи и, като видăл чл'ака, рукал го при нăг* [V,PM,289]; 2. во примерите што следуваат се јавува наместо нему – во функција на индиректен предмет (нерегуларностите во употребата на заменските форми во југоисточниот егејски дел се многу обични; за ова в. во граматичкиот дел) ~ *му дадоха кајве и пил, л'апче маричка кату гол'ам базирѓанин пу мăра да јаде. Него да му даваха на темнојут един пицник му не стигаше, ама как да измамјат един траговец* [V,PM,178]; ~ *му вели чамурџиата: "не ми давати мăра леп". И те му рекоха: "ниа не можими да наситими един јунак". И него ошти да му дадат леп оттамо* [V,PM,234]; 3. 'со значење на заменската форма себе' ~ *им'áш'и удбирáну идúн зимбúл смóкфа за д'áдуту и гу з'éва сăс н'éгу* [MS,t,86]; ~ *един вечер сиромахут земá един карагрош сос негу* (м. 'сос себе') *и отиде на владиката* [V,PM,38]; – членовите на мировниот совет при решавање на случаите за отштета се држат настрана и од сопственикот на нивата и од сопственикот на говедото што ја направило штетата, зашто секуј накаде негу тегле (м. 'на кај себе...'; = секој сака да приграби за себе) [ТГ,280].

**н'емладúса*** impf 'кога некој предмет

ќе прими влага, ќе навлажне' ~ *áку пóш' на висóку, ут слăнциту ѝсă раступ'áт крилáта, áку пóш' на нѝску млóгу,ут мур'éту ѝсă н'емладѝсат крилáта* [MS,t,58].

**н'éса** adv (редуцирана форма од денеска) 'во текот на денешнот ден' ~ *и на Алéксандрус с'éстрит'ăму д'éн' и н'éса óш'ти ж'ѝви сă* [MS,t,61]; ~ *н'éса пурăнч'ах да ми дунисáт ýтр'ạ п'éт' хил'áда укă вѝну* [MS,t,,68] ~ *вилѝ на ж'инáта: "ут н'éса да натáтак тáс кăш'та и тóс пиривóл' тфóј зă–ј!"* [MS,t,47].

**н'ó:** (и: н'оо) pron 1. 'долга форма за директен објект и општа форма од он, наместо него' [ПД,113]; 2. – со асимилација и контракција <не + го ~ *ближнáл пăрстăно: áј го кóјно, кáк му сă–кáче и прăвáруве. Вујнáта кá гл'ăдáла, сă–чýде, н'о: зи`т кóј éј* [ПК,2(231)]; 3. – со асимилација и контракција <ни + го ~ *гу–кăлвáа, нѝạ ричéме тáтко ќо:–утéпăт; áрно áма н'оо–дée, сј–о–зéме дóма* [ВД (II),287]; ~ *вѝке мóјтă сéстра: ѝмахме адѝн кутéл шó чýкạхме нă дéн пу двé лáтки мл'éко... Вѝке: "Уд дéк вé ј тóо кутéл, сте–н'о:–зимáли, ас–гу пузнáм д–еј нáш. Уд–дéк гу–пóсте, дéк бѝхте?"* [ПК,2(279)]; – во контекстот среќаваме две посебности: употреба на презент од свршени глаголи – *ас–гу пузнáм* и употреба на декларативни (комплетивни, интенсионални) реченици со да – *ас–гу пузнáм д–еј* (<да е) *нáш.*

# РЕЛИКТИ ВО ПРОЗОДИСКИОТ СИСТЕМ НА ЈУГОИСТОЧНИТЕ МАКЕДОНСКИ ГОВОРИ ОД КУКУШКО–ДОЈРАНСКОТО ПОДРАЧЈЕ

1.1. Повеќе истражувачи на македонскиот јазик, при поделбата и разграничувањето на дијалектите, акцентот го земаат како критериум со релевантно значење.

Меѓу првите со таква методологија се јавува Леонард Мазинг, кој во студијата за македонските дијалекти – објавена уште 1891 г., во Петербург – на акцентот му посветил посебен оддел[1]. Иако врз оскуден материјал, тој се обидува комплексно да навлезе во проблематиката на македонската акцентуација и притоа изделува две дијалектни групи: источна – говори со слободна и западна – со врзана акцентуација.

1.2. Натаму, со аналитички пристап кон проблемите од прозодиските системи на македонските народни говори се одликува недовршената работа на Милош Ивковиќ, излезена во две продолженија во Јужнословенски филолог[2]. Во овој труд, на акцентски план авторот изделува три групи на македонската јазична територија. Во првата [А] група ги разгледува источномакедонските говори што се карактеризираат со разносложност и парадигматичност (од Злетово и Кочани на север, до Солун и Кајлар на југ). Втората [Б] група, со ограничено-разносложна акцентуација, ги опфаќа говорните области во Костурско – Леринско и Тиквешко – Мариовско. Во третата група [Ц] ги разгледува западните говори, коишто имаат установен (врзан) акцент.

---

[1] L. M a s i n g, *Zur Lautund Akzentlehre der macedonischen Dialekte,* St. Petersburg, 1891.

[2] М. И в к о в и`, *Акцен̄ски сис̄еми ср̄ско-македонских ̄овора.* Јужнословенски филолог, г. 2., 1921, с. 254-271; г. 4, 1924, с. 46-71.

**1.3.** Нешто посложена, но исто така и понепрегледна, е поделбата на македонските дијалекти што ја прави бугарскиот проф. Б. Цонев. Тој изделува пет групи[3].

**2.1.** Во поново време на ова прашање се задржале професорите Б. Конески и Б. Видоески.

Првиот, во Историјата на македонскиот јазик[4] разликува четири акцентски типови: 1. говори со подвижен акцент (малешевско-пиринските и говорите во Солунско), 2. говори со акцент, главно, на вториот или третиот слог од крајот, со повеќе или помалку окситони зборови (костурско–лерински, тиквешко-мариовски и југоисточните македонски говори), 3. североисточни говори и 4. говори со акцент установен на определен слог (овде влегува говорот во Корчанско со двосложно акцентирање и западното наречје со акцент на третиот слог).

2.2. Слична, но со повеќе детали, е поделбата што ја прави проф. Видоески. Тој прво македонските говори ги дели на две групи. Западните говори имаат определен (фиксиран) акцент, а источните неопределен (слободен). Границата оди по правецот: Корча – Долна Преспа – Црна Река – Вардар – Пчиња – Скопска Црна Гора.

Првиот, определениот, акцентски систем функционира во две свои разновидности: **а.** определен акцент на третиот слог од крајот (западното наречје) и **б.** определен акцент на вториот слог (говорите во Корчанско).

Вториот, неопределен (слободен) акцентски систем зафаќа поширок ареал. "Таков систем имаат говорите во источна Македонија, на целиот простор од Вардар и Црна до границата со бугарската јазична територија и од Козјак до Солун и Бистрица. Меѓутоа, и на овој терен акцентот не е единствен. Можеме да изделиме три основни акцентски типа: 1. говори со неопределена и подвижна акцентуација или малешевско-пирински тип, 2. говори со неопределена и неподвижна акцентуација или штипско-воденски тип, и 3. говори со ограничено-неопределена акцентуација или тиквешко-костурски тип"[5].

---

[3] Б. Ц о н е в, *Увод в историята на българския език.* А. *Преглед върху българските говори,* Сборник на народни умотворения, наука и книжнина, г. 27, 1901, с. 354-425.

[4] Б. К о н е с к и, *Историја на македонскиот јазик,* Скопје 1967, с. 110.

[5] Б. В и д о е с к и, *Акцентските системи во македонските дијалекти,* Литературен збор, г. 17, бр. 3, Скопје 1970, с. 4.

**3.1**. Предмет на нашава работа се одредени специфичности во акцентирањето, со посебен осврт на реликтните појави, во југоисточните говори, поконкретно на подрачјето на кукушко-дојранскиот регион.

Овие говори спаѓаат во штипско-воденскиот тип кој се протега на широкиот простор од Солунскиот Залив па до границата со српската јазична територија на север. Источната граница на овој тип говори оди нешто поисточно од Крива Паланка, Кочани, Струмица, Кукуш и Солун, а западната оди по правецот Куманово – Свети Николе – Демир Капија – Остров – Кајлар.

Основна акцентска специфичност на овој тип говори претставува: разносложноста и парадигматичноста. Акцентот може да стои на сите слогови: на последниот (затворен) слог: **рибáр, орáч, елéн, торбáр** 'просјак', на вториот од крајот: **недéл'а, погáча, годúна,** на третиот: **жéничка, брáтово** (дете), **стóловте, нóсеме, óднеси;** за акцентирањето на четвртиот слог ќе зборуваме дополнително. Значи, разносложноста сепак донекаде е ограничена со тоа што акцентот не може да стои на последниот отворен слог. Ова претставува една од главните различителни црти на кумановско-кратовските, штипско-струмичките и гевгелиско-воденските говори во однос на малешевско-пиринските.

Повлекувањето на акцентот од крајниот отворен слог истовремено претставува сериозен потег во ликвидирањето на стариот акцентски систем, односно во отстранувањето на подвижноста, што натаму приготвувало терен за создавање на неслободен, фиксиран акцент. Значи со повлекувањето на окситонскиот акцент од крајниот отворен слог кај именките од типот **борбá – бóрби – борбáта – борбúте** дошло до акцентско совпаѓање со моделот на парадигматскиот акцент, што веќе постоел и ја олеснил оваа промена: **бáба – бáби – бáбата – бáбите.**Така се има дојдено до генерализирање на едно акцентско место низ парадигмата, односно низ сите флексивни форми на еден збор, што претставува една од главните карактеристики на овој акцентски тип. Сп.: **кóза,** со член **кóзата** или **кóаста,** мн. **кóзи,** со член **кóзите** или **кóјсте,** кај придавките: **цăрвéн – цăрвéна – цăрвéно,** мн. **цăрвéни,** со член: **цăрвéнио** или **цăрвéнјо, цăрвéната** или **цăрвéнта, цăрвéното** или **цăрвéнто, цăрвéните** или **цăрвéнте,** кај глаголите, во презент: **нóсам** или **нóсум, нóсиш, нóсе, нóсиме** или **нóсме, нóсите** или **нóсте, нóсат;** во аорист: **носúх, носú, носú(х)ме, носú(х)те, носúа;** кај имперфектот: **нóсех, нóсеше** или **нóшше, нóсехме** или **нóсееме, нóсехте** или **нóсеете, нóсаа;** кај глаголската придавка: **нóсéн, нóсéна, нóсéно,** мн. **нóсéни,** со член **нóсéнјо, нóсéнта, нóсéнто, нóсéнте** и сл.

4.1.Односниве особености: разносложноста и парадигматичноста го покриваат целото подрачје од овој тип говори и, во основа, за оние што се занимавале со акцентуацијата во македонските дијалекти претставува позната работа. Ние на нив се задржавме за да го обосновиме натамошниот дел од излагањето.

4.2. Говорите што се предмет на нашиов интерес: кукушкиот и дојранскиот претставуваат периферија од споменатава дијалектна зона од парадигматски тип и се граничат со крајните источни говори, малешевско-пиринските и дел од североисточните солунски села во кои сѐ уште се чува подвижниот акцент и акцент на крајниот отворен слог.

Имено, од изоглосното огниште што иридира од солунската област еден изоглосен сноп оди право на север во правецот Кукуш – Берово во кој се јавува и диференцијалната изоглоса на "акцентските типови **жена́ – же́ни //жена́та – жени́те, бра́да – бра́ди // брада́та – бради́те, седло́ – се́дла // седло́то – седла́та, се́ло – се́ла // село́то – села́та, дар – да́рове // даро́ – дарове́то, вол – воло́ве // во́ло – волове́то, гно́ј – гнојта́;** кај глаголите: **пе́ча – пече́ш, држа – држи́ш** (презент), **пе́кох – пе́че** (аорист) и **пече́х – пече́ше** – (имперфект) и др. Спомнативе акцентски типови се среќаваат до линијата Солун – Дојран – Виница – Крива Паланка. На запад од оваа линија настапува друг акцентски систем: парадигматичен и разносложен"[6].

Наоѓајќи се на границата, дојранскиот и кукушкиот говор, иако во основата се вклучуваат во зоната на парадигматскиот акцент, презентираат – како што е и обично за периферните говори – ред посебности, меѓу нив и архаизми на прозодиски план. Значи, независно што стариот систем на подвижен акцент не функционира, во одделни синтагми се среќаваат реликти од односниов акцент. Интересно е дека овие специфичности повеќе се експонираат во градските говори, дојранскиот и кукушкиот и во некои села од Карадагот, додека во полските села, особено оние на југозапад, присутноста на парадигматичниот акцент во системот е речиси комплетно изразена. Тоа најрелјефно се забележува во случаите кога кај одделни образувања дошло до поместување на акцентот кон иницијалните слогови во еднинските форми за да се сложи со оној во множина, сп.: **оре́л : о́рли > о́рел : о́рли,** или **вене́ц : ве́нци > ве́нец : ве́нци.** Уште поуказателен е случајот со еднинската форма

---

[6] Б. В и д о е с к и, *Македонските дијалекти во светлината на лингвистичката географија,* Македонски јазик, г. 13-14, кн. 1-2, Скопје 1962-63, с. 96.

**рог** која се проширила со морфемата **–ов** спрема множинската форма **ругове** и на тој начин се зачувала парадигматичноста на акцентот: **ругóв – ругóве**.

Од истиве причини, да се зачува акцентот на одреден слог низ парадигмата, подвижните самогласки **е** и **о**, што обично се испуштаат во множинските форми кај одреден тип двосложни именки, овде се чуваат: **питéл – питéле**, исто **питéлче – питéлчета**, натаму **сукóл – сукóле** (од градскиот дојрански говор).

Значи, на истиот терен на показ се резултатите од судрувањето на старата слободна и подвижна акцентуација, карактеристична за крајните источномакедонски говори (малешевскиот, во Пиринска Македонија: благоевградскиот, санданскиот, разлошкиот, гоцеделчевскиот и петричкиот, и во Егејска Македонија: серскиот и сушко-височкиот) и решителната експанзија на стабилизираниот низ парадигмата акцент, изразен најпрво со укинувањето на окситонезата во отворени слогови, застапен во останатите источномакедонски говори.

**5.1.** На проблемот околу повлекувањето на акцентот од крајниот отворен слог во овие говори прв се задржал Д. Мирчев во студијата за кукушко-воденскиот говор; тој уште во почетокот на нашиот век запишал: "со исклучок на членуваните: **вичиртá, радустá, старустá,** или во композиција со кратки заменски форми: **брăт-мú, мăјкă-мý,** во никој друг случај акцентот не го менува местото, така што со право г-н Б. Цонев го определува како постојан и двосложен"[7].

5.2. Подоцна, но и поопстојно, на ова прашање се задржал М. Ивковиќ. Тој забележил: "Денеска на отворен краен слог акцентот стои само во неколку случаи: 2. и 3. л. едн. аор. : **тăрчá – тăрчá** и формите за ж. и с. род од **ạдúн: ạднá – ạднó.** Во споменативе примери јасно е дека таквиот акцент е внесен од другите форми. Овие се сите, и единствени случаи со акцент на последниот слог во овие говори за кои би смеело да се тврди дека се настанати на домашна почва. Акцентот на отворен краен слог во броевите: **пạдạсé, шијсé, сăдăмдăсé, дăвăдăсé** (Дојран) не треба да се вбројуваат во овие случаи, односно крајниот слог не треба да се смета за отворен, бидејќи крајното **–т** можело да отпадне дури откога гласовниот закон за повлекување на акцентот од крајниот отворен слог престанал да важи. Има уште примери со акцент на отворен краен слог, но тие се нанос од страна во поновата епоха. Такви се примерите во Дојран и Кукуш **вẹчẹртá,** со исто значење се употребува и **чáска;** во Дојран **вăркăнú** 'бргу'; турските зборови

[7] Д. М и р ч е в ъ, *Бѣлѣжки по Кукушко-воденския говоръ*, СбНУ, г. 18, София 1901, с. 470.

**башка́, коџа́** итн.; **блазе́-му, блазе́ на-те́бе;** во Кукуш **брӑт-ми́** додека во сите говори е **бра́т-ми;** во Кукуш, Дојран **кога́, се̨га́** покрај постарото **ка, са,** а во сите останати говори **ко́га, се́га** покрај **ка, са,** зборот **то́га** [Воден] во Дојран гласи **тога́ј** со затворен краен слог, од односнава форма акцентот можел да биде внесен во **кога́** и **се̨га́**"[8].

**5.3.** Искажувањата и на Д. Мирчев и на М. Ивковиќ имаат потреба од објаснувања и дополнувања.

Прво, освен спомнатите членувани форми: **вичирта́, радуста́, старуста́,** забележивме и други именки од женски и среден род со окситоничен акцент, сп. примери од пунктот Амбар Ќој: *ни да рӑбо́тат, ни* **чистота́** *дӑ дӑржат; – ло́ша* **миризма́** *и́јше; – гуле́ма* **дӑлбучина́**; *– уд-***вујна́та** *не́ са вӑрна́; – сѐ* **рӑмнина́** *би́ше; – нӑ-***висучина́** *нӑ-мо́жум дӑ-сто́м:* од пунктот Мутулово: *ка́ не́ мо́-ј* **гриута́** (гревота), – **празо́** (чл. фор. од 'праз') *исӑна́; – сѐ* **мӑрснина́** *сӑ-нӑпрӑвил си; – уф* **тимнина́** *сӑ-вӑрна́а;* уште: **висучина́;** од Крецово; *на́шта* **слубуда́** *ни́где га не́ма; – гуле́ма* **ширина́, вујна́, вујни́,** овде ќе го споменеме и примерот: *но́во* **школо́** *прӑви́ха,* иако зборот не е од словенско потекло; од Шекерлија; *дујде́ха приз-***нушта́,** во Грамадна: **нуќта́;** од Градобор: **гуриштина́** *(гуле́ма);* сп. уште од Кукуш: *испӑдна́ле* **двите́** *кучи́шта, и: – ко́ј* **кӑџе́** *мо́же.*

Кон споменатите примери со акцент на последниот слог, што се добиле со аналогија: **адна́, адно́** (спрема **ади́н**), натаму аористните форми: **тӑрча́** – 2. и 3. л. ед. (спрема **тӑрча́х**), треба да се споменат и заменските форми: **тӑква́, тӑкво́, тӑкви́** (спрема **тӑко́в**), **унӑква́, унӑкво́, унӑкви́** (само во случаите: **тӑква́, унӑква́ ама свӑрши́ рӑбо́та**), натаму: **кӑква́, кӑкво́, кӑкви́** (спрема **кӑко́в**).

Во материјалите од Кукуш [МакПр, г. 9, кн. 3-4, с. 170-176] во врска со акцентот на последниот слог ги извлековме следниве примери: *анџи́јата ут-***тува́ нӑпридне́**; *– да* **сига́** *как да-бе́гиш?; – анџи́јата* **куга́** *си ку́пе со́л',* **куга́** *си ку́пе бра́шно;* **нӑ-бӑшта́-ј**; *–* **тӑка́**; *–* **кӑкво́** *да-но́се; – чукна́л нӑ* **врӑта́-та.**

**5.4.** Случајот со акцентирањето на заменската форма во примерот **брат-ми́** не успеавме да ги забележиме при нашите истражувања на говорите во Кукушко, меѓутоа – како што рековме – во некои села од Карадагот, и во Дојран, а според материјалите и во градскиот кукушки говор, во извесни синтагми од роднински имиња и кратки заменски форми се чува старото акцентско место: *душе́л до́ма и кӑжӑл на-***жина́-му.** Ваквите форми егзистираат паралелно со примерите во кои акцентот е повлечен: *сритна́х адна* **же́на,** а сѐ

[8] М. Ивковиќ, op. cit., с. 264-265.

уште го чуваат старото место на акцентот бидејќи се јавуваат само во акцентски композиции во кои крајниот отворен слог, влегувајќи во спрега со кратката заменска форма престанал да биде отворен и тие не пречат на правилото за парокситонично акцентирање. Ваквите случаи се обопштиле и кон нив се приклучиле и други роднински имиња што не се акцентирале на последниот слог (се разбира само во споменативе акцентски композиции); *га-уднисéл на-***мајкá-му** *на-кăтут; – на-***систрá-му** *са-л'ýте* (од пунктот Мутулово); – *штáам на-***штеркá-ми** *га-вúкиш* (од Алексово) и др.

**5.5.** Односново синтагматско акцентирање како модел така се наложил кај роднинските имиња што се јавува и кај именки од машки род. Така во пунктот Аканџалија (се наоѓа во подножјето на Беласица, покрај Езерото), така е и во Дојран, и во Алексово, и во Ниманци, наспоредно со примерите: *ка да-ј дукимáсме, ричéл* **мăжó-ј;** – **мăжó-ј** *ак га-вúке* и сл.; аналогни случаи среќаваме и со именката **син:** *и óн и* **синó-му** *аднó-са.*

Сличен развиток, истакнува проф. Конески, може да се следи во западното наречје, се разбира во системот на третосложното акцентирање: "Во акцентирањето на извесни синтагми, пред сè на состави од атрибут и именка, во ова наречје се чува заправо старото место на акцентот врз атрибутот: **такóв-човек, белá-брада** и сл. Старото место на акцентот е овде зачувано, бидејќи ваквите акцентски целости се вклучуваат во правилото за третосложно акцентирање без да има потреба од пренос на акцентот. Ваквите целости заправо можеле да бидат сами по себе еден важен продуктивен образец при изградувањето на системот на третосложното акцентирање"[9].

Овие акцентски типови во селата јужно од Кукуш, во реонот Поле, не се обични, сп. примери од Казаново: **нă-мáјк-ти; – нă сéстрăт-ти; – нă-мăжут-и;** од Постолар: **нă-жéăн-ти; – нă-сéстрă-ми.**

Бројот на лексеми со акцент на последниот отворен слог особено се зголемил со навлегувањето на ред турцизми; сп. примери од Кукушко, пункт Мутулово: **абá** 'дебел волнен штоф', **бошчá** 'широка крпа за завиткување', **бинá** 'висока, голема куќа', **дулмá** 'кошула', **дăлгá** 1. 'бран', 2. 'некоја непријатност што траела долго време', **зăмбá** 'метална направа за отворање дупки', **кăшлá** 'планинско, далечно пасиште', **мăштăрбá** 'бокал од чинго', **мăјá** 1. 'потквас за сирење, сириште', 2. 'странична, голема греда од покривот на куќа', **пăрчá** (: *аднá* **пăрчá** *сúрне*), **пăнчá** 'шака, рака' (: *дáј-ми аднá* **пăнчá** *урúс*), **појрá** 'долниот, тесен дел од буката на

[9] Б. К о н е с к и, op. cit., с. 108.

воденица, оттаму излегува водата', **сăфрá** 'стомачно оболување, киселини', **сјурмé** 'дрво за потпирање на надворешната врата', **чинé** 'вилица (: *кá ќ-ýмре чувéк* **чинéтта** *ќи-му-вăрsат*), **ќушé** 'она што е на аголот, ќоше', **чатмá** 'главна греда на покривот', **џурá** 'слаба ракија, таа што истекува последна од казанот'; од Амбар Ќој: **биná, јабандá** 'туѓина', **кумá** 'покрив на куќа со 4 стреи', **мирá** 'поле, рамница', **сирмé** 'резе за запинање', **ќуфтé ќуфтéта** 'мелено и испржено месо, во вид на сплескано топче, ќовте'; **кăпăмá** 'нешто покриено', **џăдé** 'широк пат, "царски" '. **шишé**; од Градобор: **душумé, сурмé, кафинé, тилимé** 'пресно сирење без сол'; од Гăрбашел: **булмаџá 'вид кожно заболување', бил'á 'непријатна случка, беља', капамá** и др.

За одбележување е дека во дојранскиот говор бројот на туѓите зборови со акцент на последниот отворен слог е многу поголем отколку во соседните југоисточни говори, сп. **алкá** (во Струмица **áлка), јакá** (во Струмица **јáка**), **săмбá** (во Струмица **sằмба), кавé** (: **кáве**), **суфрá** (: **сóфра**) 'ниска округла маса, кога се користи (за јадење или за сучење) не се седи на столица, туку на земја', **сăрмá** (: **сáрма** ), **тукá** (: **тóка**), **удăјá** (: **удáа**), **шишé** (: **ши́ше**), така и во микротопонимиската номенклатура: **Андóнуфта Башчá, Гулéмата Кăлдăрмá** 'дел од патот меѓу Стар и Нов Дојран', **Јени́ Малé** 'турка населба во Дојран' – името останато од минатото, градот Дојран комплетно бил уништен кон крајот на Првата светска војна; **Калá Тепé** 'највисокиот рид над Дојран', **Килимџинá** 'во минатото на тоа место ја колеле стоката, касапница'[10].

И покрај исклучоците, за кои зборувавме погоре, сепак овие говори, во основа, се вклучуваат во зоната на македонски говори со парадигматичен акцент и повлечен од последниот отворен слог.

**6.1.** Бројот на случаите со парокситоничен акцент се зголемил, освен со примерите во кои акцентот се префрлил на вториот од последниот отворен слог, и со оние што првобитно се акцентирале на третиот или четвртиот слог од каде што се повлекол на вториот од крајот, пр.: **михчи́на, ругузи́на** и сл.

**Во други случаи**, кога акцентот останал на старото место, за да се избегне четворосложното акцентирање, на вториот слог се појавил нов, спореден акцент, чиј интензитет е послаб, или како што вели М. Ивковиќ (op.c it. 262-263), се работи за постоење "услови за развивање на споредн акцент", "така што заправо четворосложниот комплекс се дели на две двосложни ритмички целости", сп. примери од пунктот Амбар Ќој: **си́нкуви́ца** 'вид чир помодрува и многу боли', **ки́хуви́ца, прéплетчéта** (: **прéплет** 'мало пасмо'); од Мутулово: :

[10] К. П е е в, *Дојранскиот говор,* Македонистика 2, Скопје 1979, с. 52.

**би́вули́ца, ка́тари́ца** 'верверица', **гу̏шуви́ца** [] **жаба́р** 'барска птица, личи на штрк, се храни со жаби, оттаму и називот', **ле́стуви́ца, пра́скуви́ца**; од Морарци: ма́тури́ца 'свиња што има мали прасиња'; од Грамадна: ма́ндраџи́а 'тој што работи на бачило'; сп. топ. Га̏гл'уву̏то Алча́к.

Многу повеќе примери со двоен акцент забележивме при истражувањето на пунктот Савек, Серско: **ма́тури́ца, џи́гари́ци** 'чварки, џимиринки', **аф-бо́лница́та, аф-мили́ција́та, је́ребі́ца, ле́стави́ца, кра́стӑви́ца, па́дави́ца, би́ули́ца, те́нџерче́та, ја́рӑнце́та, пра́сӑнце́та, мо́ми̏чка́та, ра́жано́ва** (слама]. Во овој говор интензитетот на вторичниот акцент, за разлика од оној во дојранско-кукушкиот, стои паралелно со првичниот акцент. Прашањето за вторичниот акцент поопстојно го елаборирал К. Мирчев во студијата за неврокопскиот говор[11] **[11].**

**Двоен акцент среќаваме и во некои сложени зборови: ја́нѓозли́ја 'тој што гледа настрана, разрок', чака̏ндишли́ја 'човек со големи, истурени напред заби', ќо́рпи́лич 'лилјак', сма̏рдико́пан 'мало жапче, личи на рипче, полноглавец' (од пунктот Патарос), натаму во степенуваните форми на качествените придавки: по́-шаре́н, на́ј-висо́к, односно кај прилозите: по́-го́рце, на́ј-напре́ди, на́ј-висо́ко и сл.; сп. уште: пре́ба́ба, пре́де́до.**

**7.1. Со егземплификацијата јасно се покажа дека се работи за говори во кои се вкрстуваат акцентските посебности од две дијалектни зони. Иако новиот акцентски тип во основа надвладеал, сепак на показ се и случаите од стариот, подвижен акцент: же́на, но: на-жена́-ми.**

**Со ова, а и со двојниот акцент дојранско-кукушките говори се јавуваат како спона меѓу штипско-струмичките говори од една, и малешевско-пиринските од друга страна, потврдувајќи го, на тој начин, единството на источно-македонските говори.**

---

[11] К. М и р ч е в, *Неврокопскиятъ говоръ,* Годишникъ, *СУ, кн. 32, София* 1936, бр. 1, с. 54.

RELIKTY PROZODYCZNE W POŁUDNIOWO-WSCHODNICH GWARACH MACEDOŃSKICH OKOLICY KUKUSZA I DOJRANA

(Streszczenie)

Gwary kukuszko-dojrańskie należą do wschodnio-macedońskiego kompleksu dialektalnego i reprezentują w ramach tego kompleksu typ sztipsko-wodeński charakteryzujący się akcentem organiczenie swobodnym i nieruchomym. Widoczne są tu również rezultaty działania tendencji do wycofywania akcentu z otwartej sylaby wygłosowej.

Ulokowane na peryferii macedońskiego obszaru językowego gwary te utrzymały jednak także pewne archaizmy prozodyczne. Akcent na otwartej sylabie wygłosowej wykazują nie tylko formy rodzajnikowe jak *vičirtá, radustá, starustá,* czy też np. formacje z suf. *–ina* jak *dalbučiná, visučiná,* lecz także wyrażenia z enklizą typu: *kažál na žená-mu.* W drodze analogii akcentuacja taka objęła również nazwy rodzinne pierwotnie nie oksytoniczne: *ga-udnisél na-majká-mu, ... na-šterká-mu,* itp. Sekwencje tego typu nie podważają zasady nieakcentowania otwartego wygłosu, ponieważ jako ostatnia sylaba sekwencji występuje enklityka. W kolejnym kroku analogii podległy również wyrażenia z nazwami rodzinnymi rodzaju męskiego, por. *ričél na-măžó-j; ... i on i sinó-mu adnó sa.*

1987

## СКРАТЕНИЦИ

А,БТР – Л. Андрейчин и др. , *Български тълковен речник*, София 1963.

БМ – Ст. Бојковска – Максимовска, *Дијалектни текстови од Мегленско*, Македонистика, бр. 5, Скопје, 1992.

Б(М,В,СД,К) – Т. Бицевски, *Македонски народни песни од Мегленско*, Македонско народно творештво, 6, Скопје 1985; *Македонски народни песни од Воденско*, Македонско народно творештво, 8, Скопје 1989; *Македонски народни песни од Серско и Демирхисарско*, Македонско народно творештво, 13, Скопје 1997; *Македонски народни песни од Кукушко*, Македонско народно творештво, 9, Скопје 1989.

Б,ОГ – П. Бицевски, *Орловото гнездо*, Скопје 1996.

В (V,K,S) – W. Budziszewska, *Słownik bałkanizmów w dialektach Macedonii Egejskiej*, Warszawa 1983 (V – Воден, K – Кукуш, S – Солун).

ВГ,БЕР – В. Георгиев и др., *Български етимологичен речник*, София,1971...

В,СД – Б. Видоески, *Говорот на селата Плевна и Горно Броди, Драмско*, МАНУ, Прилози XXII, 2, 1992.

V,PM – P. Lavrov a J. Polívka, *Lidové povídky jihomakedonské z rukopisů St. Verkovičových*. V Praze, 1932, s. IV-596.

VM,ESJČ – V. Machek, *Etymologický slovnik jazika českého a slovenského*, Prag, 1957.

Г,ДМГ – Зб. Голомб, *Два македонски говора (на Сухо и Висока во Солунско)*, Македонски јазик, Скопје, XI-XII, кн. 1-2, с. 113-182, XIII-XIV, кн. 1-2, с. 173-276.

ДВ – В. Думевъ, *Воденски®ѿт говорт*, МакПр, XIII, с.8–42.

ДК – В. Дрвошанов, *Кајларскиот говор*, Скопје, 1991.

ДС (Ч) – С. Давкова, *Лексиката на говорот на с. Чифлицик* (Демирхисарско), магистерска дисертација, машинопис, Скопје 1997.

ИГ – Д. Ивановъ, *Гевгелийскиятъ говоръ*, София, 1932.

КЕ – М. Карамфиловски, Еницевардарскиот говор, докторска дисертација, машинопис, Скопје 1995.

ЛС(К) – Веселинка Лаброска, *Говорот на с. Кула* (Серско), магистерска дисертација, Скопје 1997.

MS,t,s – M. Małecki, *Dwie gwary macedońskie (Suche i Wysoka w Sołuńskiem), I, Teksty*, Kraków 1934; *II Słownik*, Kraków 1936;

МЕ(В) – Б. Ристовски, *"Вардар". Научно-литературно и општествено-политичко списание на К. П. Мисирков*, Скопје, 1966.

MV,K – A. Mazon et A. Vaillant, *L`évangéliaire de Kulakia un parler slave du Bas - Vardar*, Paris 1938.

МС(В) – Л. Милетичъ, Изъ живота на Българитѣ въ Солунско, МакПр, VIII, София, 1932.

МЕ(Р) – Бл. Ристовски, Раните ракописи на К. П. Мисирков на македонски јазик, Скопје, 1998.

О,СРЯ – С. Ожегов, Словарь русского языка, Москва 1963.

ПД – К. Пеев, Дојранскиот говор, Македонистика, 2, Скопје 1979.

ПК,I,II – К. Пеев, Кукушкиот говор I, 1988; II, 1989.

ПК(Гр) – Според (лично собрани) необјавени материјали од с. Грбашел, Кукушко.

ПК(Кр) – Според (лично собрани) необјавени материјали од с. Крецово, Кукушко.

ПК(М) – Според (лично собрани) необјавени материјали од с. Морарци, Кукушко.
ПК(Мут) – Според (лично собрани) необјавени материјали од с. Мотулово, Кукушко.
ПК(Грам) – Според (лично собрани) необјавени материјали од с. Грамадна, Кукушко.
ПГ(К) – Според (лично собрани) необјавени материјали од с. Коњско, Гевгелиско.
ПГ(С) – Според (лично собрани) необјавени материјали од с. Стојаково, Гевгелиско.
ПД(Ник) – Според (лично собрани) необјавени материјали од с. Николич, Дојранско.
ПД(Пат) – Според (лично собрани) необјавени материјали од с. Патарос, Дојранско.
ПД(Ф) – Според (лично собрани) необјавени материјали од с. Фурка, Дојранско.
PS, ERHSJ – P. Skok, Etimologijski rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika, Zagreb, 1971...
Р,ДГ – Ст. Романски, Долновардарскиятъ говоръ, МакПр, кн. 1, София 1932.
PMJ – *Речник на македонскиот јазик* I, II, III, Скопје 1961...
РСХКНЈ – *Речник српскохрватског књижевног и народног језика,* Београд, 1959...
СК – Д. Сакъов, *Принос към речника на кукушкия говор,* Българска диалектология, III, София 1967.
ТГ – Ст. Таневиќ, *Српски народни обичаји у ѓевѓелијској кази*, Српски етнографски зборник, XL, Београд, 1927.
УЕ – Д. Угриновски, *"Народни обичаи од Ениџевардарско"*, машинопис.
Ф,ЭСРЯ – *Этимологически словарь русского языка,* Москва 1986...
ШГ,1(К,Д) – К. Шапкарев, Сборник от *български народни умотворения,* т. 1, София, 1968 (К – Кукушко, Д – Дојранско).
ШГ,5(С,К,Д) – К. Шапкарев, *Избрани дела,* V, Скопје, 1976 (Г – Гевгелиско, С – Солунско, К – Кукушко, Д – Дојранско).

ТРАНСКРИПЦИЈА

*ӑ.* – Со овој знак го предаваме "темниот вокал" независно од неговото потекло.

*ạ, ẹ, ọ.* – Точката под вокалот го означува полуредуцираниот изговор: *ạ* клони кон *ӑ*, *ẹ* кон *и*, *ọ* кон *у*.

*а:, е:, о:.* – Должината на вокалите ја означуваме со знакот : (две точки) поставен од десната страна до буквата.

*ӓ.* – Со овој знак го обележуваме широкиот изговор на вокалот *е*.

*л'.* – Овој знак го означува полумекото *л*.

*н'.* – Со овој знак се означува мекото *н'*. Во крајната југоисточна периферија, пр. во Лагадинско консонантите си имаат свои меки парници што ги претставуваме на истиот начин – со надреден знак од десната страна на буквата (*д* - *д'*, *з* – *з'*, *т* – *т'* и сл.).

*л̣.* – Со овој знак се означува вокалниот изговор на *л*.

*р̣.* – Овој знак го означува вокалниот изговор на *р*.


CIP - Каталогизација во публикација
Народна и универзитетска библиотека „Св. Климент Охридски", Скопје

811.163.3'282.4(495.6-12)(038)

ПЕЕВ, Коста
Речник на македонските говори во југоисточниот егејски дел Т. 3 / Коста Пеев. - Скопје: Студентски збор. 2005. - 359 стр. ; 24 см

Na naspor. nasl. str.: Dictionary of Macedonian dialects in the South-East Aegean part of Macedonia. B. 3 / Kosta Peev

ISBN 9989-45-125-7

а) Македонски јазик - Дијалекти - Егејска Македонија, југоисточна - Речници
COBISS.MK-ID 60908554

# СОДРЖИНА

Коста Пеев
**РЕЧНИК**
**НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ**

**

Новинско-издавачко претпријатие *"Студентски збор"* – Скопје

**

директор
*д-р Томе Груевски*
**
главен и одговорен
уредник
*Зоран Костов*
**
технички уредник
*Владимир Лазов*
**
дизајн на корица
*Игор Настевски*
**
графика
Македонски градски мотив, Ѓорги Ачески
**
Печатено во Борографика, Скопје
тираж: 1000 примероци

Издавањето на Речникот го потпомогна Министерството за култура на Република Македонија.

